КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК

## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

ТОМ 1





Коста Пеев

**РЕЧНИК**
**НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ**

Рецензенти

*акад. Божидар Видоески*

*акад. Зузана Тополинска*

Директор
*д-р Томе Груевски*

***

Уредник
*Зоран Костов*

Програмери
*дипл. инж. Тихомир Атанасовски*
*дипл. инж. Владимир Лазов*

***

Компјутерска обработка
*дипл. инж. Владимир Лазов*

КОСТА ПЕЕВ

# Р Е Ч Н И К

# НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

ТОМ 1

На акад. Цветан Гроздановски
срдечно
К. Пеев
Ск, 8.11.2002

НИП "Студентски збор"
Скопје, 1999

KOSTA PEEV

# DICTIONARY

## OF MACEDONIAN DIALECTS IN THE SOUTH-EAST AEGEAN PART OF MACEDONIA

BOOK 1

NIP "Studentski zbor"
Skopje, 1999

*Речникот претставува дел од проектот "МАКЕДОНСКИТЕ ДИЈАЛЕКТИ ВО ЕГЕЈСКА МАКЕДОНИЈА", што се работи во МАКЕДОНСКАТА АКАДЕМИЈА НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ*

*Трудот на професорот Пеев Коста го оценувам мошне високо. Се работи за важен документ кој критички го обработува лексичкиот фонд на југоисточните македонски говори. Такво дело не постои во славистичката наука а неговата голема важност потекнува од фактот дека материјалот доаѓа од говори кои денеска не се веќе живи во нивниот изворен простор; тие можат уште да се слушнат само од устата на мал број иселеници од најстарата генерација, расфрлени низ балканските а и не балканските земји. Споменативе говори претставуваат југоисточна периферија на словенскиот јазичен свет и како такви многу се важни не само за македонистичката но и за славистичката наука а и пошироко за општата теорија на јазикот; имено тука се зачувани многу архаизми непознати во други говори од словенскиот југ, но присутни во говорите на словенскиот север (полски, руски и др.). Оваа ситуација овозможува да се реконструираат старите миграции на словенските племиња и степенот на сродноста меѓу нив; истовремено се работи за територија којашто доживеала многу интерференции од страна на несловенските јазици (латински, аромански, грчки, турски...) и така ги проширува нашите сознанија за механизмите на јазичната интерференција.*

*Лексичкиот материјал од "Речникот" на Пеев ќе биде од непроценета вредност за идниот македонски етимолошки речник, а и за другите словенски етимолошки речници што се подготвуваат; тој ќе си најде место и во коментарите кон лексичките карти на Општословенскиот лингвистички атлас.*

*акад. Зузана Тополињска*
извадок од рецензијата

*Посвета*

*Овој труд им го посветувам на сопругата Танка и на ќерките Елена и Валентина, на кои им имам ускратено многу моменти од заедничкото дружење.*

*Коста Пеев*

# ДЕМОГРАФСКИТЕ ПРОМЕНИ ВО ДОЛНОВАРДАРСКО ОД БАЛКАНСКИТЕ ВОЈНИ ДО ВТОРАТА СВЕТСКА ВОЈНА

**0.1.** Македонските југоисточни говори или долновардарски како што обично се именуваат, се вклучуваат во пошироката зона на македонските егејски говори што го опфаќаат појасот од реката Места на исток, па до планината Грамос на запад. На овој релативно широк појас македонското население со децении било подложено на асимилација и прогонувања, благодарејќи на грчката експанзионистичка политика. Југоисточната зона најмногу настрада за време на Балканските војни, а западната за време на Втората светска војна и Граѓанската војна во Грција. Обемот на уништувањето не бил секаде подеднаков, но некаде достигнал до тој степен што се создале "празни точки", во однос на присуството на македонскиот етнос, каков што е да речеме кукушкиот регион. Од статистичкиот демографски преглед на населените места во Егејска Македонија изработен од Т. Симовски[1], а и од лични истражувања узнаваме дека присуството на македонското население е повеќе изразено на запад, во реонот на Костурско, Леринско и Преспа, што се однесува до централниот, долновардарски дел, бројот на Македонците е поголем на запад од Вардар – во Воденско и Еницевардарско.

**0.2.** За време на Втората балканска војна, којашто избувна кон крајот на јуни 1913 год., источниот дел од односнава дијалектна зона претрпе катастрофален погром. Меѓу грозните примери на геноцид, што се повторуваат за жал така често во нашиов век, хрониčарите секако ќе мора да ги споменат и настаните што го зафатија ова подрачје, особено Кукушко, дел од Солунско, Дојранско и Демир-Хисарско во текот на споменатава војна, инспирирана од

[1] Т. Симовски, *Населените места во Егејска Македонија*, Скопје, 1978.

шовинистичките и великодржавни аспирации на владите на соседните земји: Србија, Бугарија и Грција.

Во првите дни на месец јули 1913 година, за време на жетва, под силен артилериски оган од страна на грчката војска, којашто имаше конкретна задача: со оган и меч да приготви услови за елинизација на овие области, македонското население, немајќи време за подготовка, така речи од нивите, оставајќи ги српвите и по жетварски алишта, често не можејќи да се соберат заедно сите членови од семејствата, тргнале да бегаат на север, кон падините на Круша Планина и преку Демир Хисар се управувале кон Кресна и Пиринска Македонија, а некои и понатаму кон Софија. Зад растрганите колони од бегалци останувале пожари и смрт. За нивната агонија убедливо сведочат искажувањата на очевидци: некои мајки за да ги спасат двете деца, третото го жртвувале, оставајќи го покрај патот.

**0.3. Уништувањето на Кукуш и Кукушко.** – Грчката офанзива започна од Солун, а први на ударот беа населбите (се разбира и жителите) во Кукушко. На 3 јули 1913 год., по жестокиот артилериски оган и пожарот, наполно згасна животот во познатиот македонски град Кукуш, неговото население, коешто кон крајот на минатиот век броело околу 7.750 жители, бегајќи од разјарената грчка солдатеска го напуштила родниот град и побарало прибежиште во Пиринска Македонија, Струмица, Струмичко и во Бугарија. Слична е состојбата и со околните населби. Наоѓајќи се на патот на грчката војска, којашто како огнена стихија уништувала сѐ пред себе, биле уништени голем број села, само во Кукушко над триесетина.

Непосредно по споменативе настани, Љ. Милетиќ, проф. од Софија спровел анкета кај бегалаците[2] и еве како еден од нив (**Иван Чикичев**, унијатски свештеник, род. во с. Салманли, Кукушко) го доживеал уништувањето на Кукуш: "Грците почнаа да ги палат селата околу Кукуш на 19 јуни. Со запалливи гранати тие ги потпалуваа стоговите со снопје, куќите и колибите; онаму каде што имаше ниви неожниени, каде што имаше копи сено, каде што имаше жетвари – стрелаа и ги убиваа, уништуваа. Мнозинството луѓе директно од нивите, без да имаат време да се вратат дома тргнаа накај Бугарија. Околу 35 села во близина на Кукуш се изгорени. Во самиот град Кукуш на 20 јуни, кон 1 часот напладне започнаа зачестено да паѓаат гранати... Иако на зградата имаше три француски знамиња високо поставени, а грчките војски што не беа далеку добро ги гледаа, сепак тие стрелаа на споменатиот дом за сираци... Оние ранети што можеа да бегаат избегаа. По патот по кој ние бегавме среќававме ранети, побегнати од болницата, коишто со

---

[2] Л. Милетичъ, *Гръцките жѣстокости въ Македония*, София, 1913.

стапови и со патерици се потпираа, и бавно, бавно се движеа. Тие што останаа во болницата сигурно се убиени, зашто болницата изгоре. Впрочем, освен неколку масивни магазини, сé друго е разрушено... Ние избегавме со многу народ. На ридот спроти Дојран пристигнавме на 21. и видовме дека Кукуш гори, од околните села се креваше чад, а исто така и од полето накај Вардар – сé беше во пламен. Од Порој до Петрич по патот сретнавме многу работи: вреќи со храна, јоргани, душеци и др., фрлени од бегалците, што, очигледно, поминале одовде во страв и паника. Видов една стара баба што умираше покрај патот. Погоре видовме дете, умрено близу до едно изворче, натаму 5-6 месечно дете, оставено во еден трњак. Видов околу 5-6 коли стркалани во реката Струма".

Сеќавањата на друг сведок, пак унијатски свештеник – **Јосиф Раданов** во многу нешто го потврдуваат она што го изјавил претходниот соговорник, сведок: "Гранатите паѓаа среде град... Гранатите беа "фугасни", зашто во секоја зграда во која ќе удреше граната, веднаш се појавуваше пожар. Јасно беше дека целта на бомбардирањето беше да се запали градот и да се уништи".

**Атанас Иванов,** роден во Кукуш, како очевидец го раскажал следното: на 21 јуни грчките војници пред негови очи заклале 3 жени, двајца старци и едно 4-5 годишно девојче. Тоа се случило на градскиот плоштад. На една од кукушките улици истиот Атанас Иванов го видел трупот на Гоце Рубиев, шеесетгодишен, роден во Кукуш, убиен од граната.

Дедо **Трајан Делов Караколев,** роден во с. Драгомирци (Кукушко) го раскажал следното: "Од страв се криев во Арџанскиот Ѓољ и видов како Грците ги запалија селата Драгомирци и Гаваљанци, а потоа ја запалија гаваљанската воденица. Го запалија и моето трло. Во селото останаа околу 25 мажи, жени и деца за коишто ништо не знам. Откако се стемни излегов од "сазлакот" (= трската) на езерото и бегајќи над селото Чугунци (Кукушко), во бавчите слушнав офкање. Се приближив, видов едно 13-14 годишно дете и го зедов со себе. Детето се вика Мито Колев, родено во Гаваљанци. Тоа ми го раскажа следново: "Со свои очи видов како грчки војници ја застрелаа мајка ми. Мене на повеќе места ме ранија и ме газеа со коњи, а кога си заминаа јас побегнав". Детето целото беше облеано со крв од раните што ги имаше здобиено било од нож, било од пушка. Потоа детето го предадов на татко му, којшто се беше засолнил во с. Крондирци".

**0.31.** За демографските промени во Кукушко, се разбира и пошироко во Долновардарско, што уследија по Балканските војни, односно по Граѓанската војна во Грција и што напомнуваат на геноцид, ги користевме податоците од веќе споменатите книги на Љ.

Милетиќ, Т. Симовски, уште и од В. К'нчев[3]. Се разбира дека ги користевме и своите анкети. за оние села за кои имаме вршено дијалектолошки истражувања, За да не го оптеретуваме премногу текстот ќе направиме селекција, односно ќе бидат претставени по неколку пункта од различни окрузи и околии.

Селото **Гаваљанци** се наоѓа на околу 15 км. северозападно од Кукуш. До Балканските војни Гаваљанци претставувало населба со чисто македонско население, според К'нчов кон крајот на минатиот век тоа броело 164 жители. За време на Втората балканска војна селото било уништено, а населението побарало спас во Струмица и Струмичко. Според Милетиќ населението го напуштило селото на 19 јуни, пред да се појават грчките војници. Последните за среќа не успеале да ги достигнат бегалците. Во Гаваљанци останале само две жени: **Цона Николова** и **Наста Ѓошева**, уште и момчето Димитар Колев. Со самото навлегување грчките коњаници ги убиле жените, а детето го раниле. Иако рането тоа успеало да побегне. Жалосниот резултат од геноцидот се покажал и во повоениот попис, според кој селото се води без жители.

Селото **Ниманци** се наоѓа на 8 км. североисточно од Кукуш. Населението било чисто македонско. Кон крајот на минатиот век (селото) имало 160 жители (според К'нчов). За жал информаторот **Милан Гогов,** што го анкетиравме (тој селото го напуштил многу мал и со своите се преселил во с. Еднокуќево, Струмичко, каде што живееше до својата смрт), не можеше да ни даде демографски податоци за селото пред Балканските војни: *"на-бéго бúше, нé знáм кóлко кăшти íмше сéлто"*. За време на Војната (1913) тоа наполно настрадало, жителите, бегајќи пред разјарените грчки војници, целосно го напуштиле селото и побегнале во Струмичко и во Бугарија. Резултатот е очигледен: според пописот направен по Војната Ниманци се споменува како напуштена населба.

Големото село **Грамадна** се наоѓа на 11 км. северно од Кукуш. Кон крајот на минатиот век (според К'нчов) тоа претставувало чисто македонска населба со 600 жители. "Во Втората балканска војна селото многу настрадало од грчките војски и тогаш голем број од неговите жители, за да се спасат, побегнале во Струмичко, каде што живеат и денеска". Љ. Милетиќ го забележил разговорот со **Атанас Гошев,** бегалец од Грамадна: на 21 јуни побегнале сите селани, со исклучок на 10 души овчари, коишто биле надвор од селото со стадата. Селото имало 120 куќи, сите биле запалени. Според пописот по Војната (1913) селото се води само со 150 души.

**0.4. Од Дојранско.** – Селото **Аканџалија** се наоѓа североисточно од Дојранското Езеро, според Љ. Милетиќ тоа било големо село и за време на Војната (1913 год.) броело околу 650 жители,

[3] В. Кънчовъ, *Македония, етнография и статистика,* София, 1900.

Македонци. Наоѓајќи се (селото) на патот на бегалците, коишто се повлекувале како "порој" од југ, од Кукушко и Дојранско кон Демир-Хисарско, во првите дни по отпочнувањето на Војната овде (во с. Аканџалија) отседнале голем број бегалци, скоро од 15 села, од Патарос, Сурлево, Брест, Диманци, Попово (Дојранско) и од Гаваљанци, Маловци, Михајлево, Хрсово, Новоселани, Калиново, Чугунци и др. (Кукушко). Цела ноќ на 23 наспрема 24 јуни низ селото се слушале писоци и офкање на жени и девојки силувани од грчките војници. Истата ноќ се случило грозно "клање" на голем бој бегалци, отседнати во дворовите и по гумната. Во оваа летна ноќ, освен тоа, околу 60 души, селски првенци биле однесени и убиени во шумата "Чалăк". Улиците и дворовите биле полни со трупови од убиени луѓе. На 24 јуни, кога влегла грчката пешадија селото било запалено и многу селани шо се криеле по таваните живи изгореле.

Ова се потврдува и од искажувањата на очевидците: **Кољо Киров** и **Иван Милев,** родени во истото село: еден од коњаниците (офицер од грчката војска), налутен, со сабјата се нафрли на едно момче и го расече. Исплашени селаните се втурнаа да бегаат, но увидоа дека се заобиколени. Почнаа да им ги врзуваат рацете на селаните, а потоа ги извадија надвор од селото. Изврзаните ги заклаа на место; жените, што беа собрани кај црквата ги поделија во две групи, постарите ги собраа во една група и ги испратија да си одат, а од нивните домови војниците ги собраа поскапите работи: обетки, гривни, прстени, флорини. Младите жени и девојките ги занесоа во полициската станица и таму ги обесчестуваа. Во куќата на учителот **Дино Христов** се затекнале две девојки, негови роднини, бегалки од с. Патарос, ноќта до таа степен биле навредувани и обесчестувани, што наутро ги нашле мртви. Првиот очевидец од споменатите (К. Киров), што ги гледал овие немили сцени, се криел ту дома во куќата, ту во плевните, кога видел како неговиот роднина **Кољо Ташков** бил прободен со нож од пушката од некој грчки војник, многу се исплашил и побегнал. Трчајќи, бегајќи од местото каде што се криел до излезот од селото, т.е. поминувајќи низ селските улици, тој видел дека се покриени со трупови. Грамада од трупови видел и во дворот на соселанецт **Мито Илиев**.

Еве уште едно автентично кажување од девојчето **Магда Константинова** за колежот што го извршиле грчките војници во дојранското село **Аканџалија.** Тоа раскажува дека било во група бегалци од с. Мијалево кои што го напуштиле родното село (од страв од репресии од грчките војски) и се задржале во с. Аканџалија и ноќта на 23 јуни ја поминале во селската џамија. Во меѓувреме стигнале грчките коњаници и девојката од џамијата гледала како тие запалиле една куќа што се наоѓала на спротива и како живи изгореле луѓето што биле внатре. Куќата била толку близу што таа

ги слушала лелекањата и пискотниците од настраданите. Ова сведочење Константинова Магда го раскажала и пред еден американски мисионер, **Вилијам С. Купер**.

За несреќната судбина на селото **Попово** (се разбира и на селаните) раскажува **Гоце Иванов**, којшто го напуштил селото на 23 јуни: по пристигнувањето на грчката војска населението било обезоружено и ограбено. Мажите ги одделиле од жените. Уште првиот ден исчезнале 30 души од селото. Млади жени и девојки биле собрани во куката на **Кољо Тодоров**, таму биле злоставувани и обесчестувани. Селото било запалено, освен куќите на Македонци изгореле и неколку куќи на Турци, на **Хафаз Халилов**, на **Салиш Молла Али** и др. Од целото село се спасиле само тројца: **Ѓорги Иванов**, **Трајко Колев** и **Гоце Иванов**.

**0.5. Од Демир Хисарско.** – Грозна била судбината и на селаните од Демир-Хисарско. Ќе илустрираме со случаите од с. **Герман** (според Милетиќ): Грците откако ги опљачкале дуќаните и куќите (им ги одзеле скапоценостите и парите на селаните), ги затвориле мажите во црквата, а жените (ги имало околу 40) во куќата на попот. Кога подметнатиот пожар почнал да се приближува кон црквата затворените селани се обиделе да ја прескокнат оградата на црквата, но стражарите ги свртеле пушките накај селаните и тие мораle да останат таму, се разбира и да изгорат. Само еден од нив успеал да се пробие меѓу труповите **Димитар Трсов** и да избега, Од жените исто така само една успеала да побегне, тоа била ќерката на **Костадин**, којашто побегнала кога војниците почнале да ги силуваат жените затворени во куќата на попот. Сите останати жени и деца, исто така и мажите (затворени во црквата), биле живи изгорени.

Селото **Крушово** настрадало како и соседните села во Демир-Хисарско. Успеале да побегнат само **Иван Божов** и **Харалампи Узунов**. Нивните приказни за тоа како постапувале грчките казнени експедиции се грозоморни. За да не ги преповторуваме деталите од грабежите, убиствата и сл. ќе го спомeнеме (пак според Милетиќ) ужасниот случај на свештеникот **Тодор Стоев**, на кого му ја грабнале ќерката, а нему му ги извадиле очите и така два дена го шетале низ селото, а потоа заедно со другите соселани го убиле.

**0.6. Од Серско.** – Грчките војници големи злосторства извршиле во самиот град **Сер**. На 22 јуни, во организација на владиката, грчки банди ги ограбиле дуќаните и магазините, а потоа, според претходно подготвениот план пристапиле кон прибирање и затворање на целокупното македонско население со цел да бидат егзекутирани. Оваа намера на грчките воени власти била пропратена и до месните власти во околните села со јасна порака – да бидат заробени и убиени сите Македонци, или да бидат испратени во Сер. Потврда дека споменатава наредба ревносно била исполнувана во грчките

села узнаваме од исказот на **Димитар Лазаров** (според Милетиќ) кој што тргнал на 23 јуни од с. **Маклен** за Серез (имал и сопатници). Во грчкото село **Субашќој** биле заробени и доведени во серската митрополија, потоа ги префрлиле во женската гимназија и потоа, на 28 јуни сите биле исклани, само споменатиот Димитар Лазаров успеал да побегне, иако и тој бил прободен со нож "недоклан" – како што запишал Милетиќ. Процедурата била брза но и подла: на заробениот му било кажано дека го вика владиката во митрополијата. Тука наместо пред владиката заробениот го изведувале пред комисија, во која имало и свештеник (се разбира грчки), но само со единствена цел да се констатира дали заробениот, по некоја случајност не е Грк (ова можело да се случи бидејќи речиси сите Македонци во Серез знаеле и грчки). Други прашања немало и веднаш следувала наредба заробените Македонци да бидат префрлени во затворот, во гимназијата. Таму со нив се постапувало многу грубо, со силни удари, некои од нив биле дури и смртоносни, ги турнувале во подрумот на гимназијата. Убиствата, за да не бидат забележани се вршеле постепено – труповите ноќно време ги ваделе од гимназијата и ги носеле некаде. Сите биле убиени.

Едно од многуте села што настрадале (заедно со месното население) во Серско е селото **Горно Броди**.. На 3 јули (1913) тоа било опсипано со гранати од грчката артилерија, било запалено и целото изгорено, на тој начин тоа станало гробница на мнозина, (по правило) невини луѓе. Уништувањето на с. Горно Броди многу релјефно е претставено во искажувањата на жителите: **К. Георгиев, Ангел Радојков** и **Ст. Атанасов**: "Ние бевме над селото, скриени зад грмушки. Имаше и други нашенци. На 4 јули прво пристигнаа десетина души грчки коњаници, потоа уште 10, 20 и се наполни селото. Се слушнаа истрели и експлозии од сите страни. Потоа видовме дека се појави пламен и дим на горната страна на селото. Запалија неколку куќи. Слушнавме повици: "О Боже, тато, тато! и сл." По планината бегаа селани, војниците стрелаа по нив. По малку време огинот (стрелањето) се засили а потоа видовме како ги гореа македонските куќи".

**7. Од Лагадинско.** – Големото село **Зарово, Лагадинско** (имало скоро 2000 жители) исто така е уништено за време на Втората балканска војна; запалено е на 21 јуни, после судирот меѓу грчките и бугарските војски (непосредно до селото). Ќе го пренесеме доживувањето на **Лисавета Сучева** од истото село, која со солзи на очите му го раскажала на Милетиќ следново: "Имам четири деца: **Вангел** 4 години, **Петре** 12 год., **Рајна** 10 год. и **Кирана,** двомесечна. Мажот ми со поголемите деца беше побегнал пред тоа, пред мене. Јас бегав со помалите деца, поголемото (четири годишното) го носев на грбот, а другото, девојчето го држев в раце. Така одевме до Демир Хисар. По некое време слушнав: "Брзо бегајте, грчки

коњаници (доаѓаат)!" Се спушти народот да бега кој колку може, и на каде му гледаат очите. Јас за да го спасам големото дете, малото, девојчето го оставив покрај реката". Таква е тажната приказна, раскажана низ солзи од мајка која си го жртвувала детето и на тој начин длабоко ѝ е повредено најсветото чуство кај жената – мајчинството. Настанот се одиграл на 21 јуни.

За погромот што македонското население од југоисточниот дел го истрпел за време на Втората балканска војна може да се пишува уште многу, сепак оставајќи го тоа на историчарите, ние ќе завршиме цитирајќи некои извадоци од писма на грчки војници (адресирани до нивните родители и блиски), заробени во Разлог, во кои избликува сета разјареност и отчовеченост на грчкиот војник во односнава војна, што секако не е случајно, туку (несомнено) е резултат на "перење на мозокот" од огромна пропагандна машинерија. Извадоците од писмата се цитирани според споменатата книга на Милетиќ, објавена во Софија непосредно по војната (1913): *"Таква е наредбата: да ги опожаруваме селата, да ги убиваме младите"... "Тоа што сега ние го правиме, не се случувало никогаш по Исус Христос: елинската армија ги пали сите бугарски села, и убива сѐ што ќе сретне"... "Ми дадоа 16 заробеници, за да ги предадам на дивизијата, а јас доведов само двајца; другите "ги изеде темницата" – ги убив* (грчките војници македонското население го прикажуваат како бугарско).

**0.8. Македонските долновардарски населби на запад од Вардар.** – Оваа регија, или барем дел од неа исто така настрада во Балканските војни, но демографскиот лик основно беше сменет во присилните преселби на Македонците, најмногу во третата деценија од нашиов век (1922-1928г.) и потоа за време Граѓанската војна во Грција, кога голем број бегалци се расштркаа низ Европа, особено во источна, но и во прекуокеанските земји. Податоците се позајмени главно од Т. Симовски. Ќе започнеме со **Воденска** околија.

Селото **Котугери** се наоѓа на 8 км. јужно од Воден. До 1924 г. тоа претставувало чисто македонска населба. На крајот на минатиот, односно на почетокот од нашиов век (според К'нчов) тоа се споменува со 60 жители, според пописот од 1913 (по Балканските војни) бројот се намалил на 44, а во 1920 бројот е уште помал – се споменуваат 18 македонски жители. Во 1924 год. Македонците го напуштиле родното село, бидејќи биле доведени доселеници, "на тој начин Котугери стана чисто грчка населба".

Во подножјето на планината Каракамен, на западната страна се простира селото **Горно Граматиково**, "во минатото тоа претставувало чисто македонска населба, напуштена во немирните години. Селото го обновиле сточари Власи, дојдени од Епир, чие занимање било исклучиво сточарството". Според пописот од 1913 г. тоа се води со 549 жители, а во 1920 со 454. Селото, како планинско, било оп-

фатено од партизанското движење, односно од виорот на Граѓанската војна во Грција и комплетно настрадало.

**Ново Село.** – Селото е лоцирано покрај пругата Солун – Воден. Според податоците забележани во почетокот на векот (од К'нчов) селото броело 90 македонски жители, по Балканските војни нивниот број се намалил на 36 жители (според пописот од 1913 г.). До 1924 год. селото претставувало чисто македонска населба кога овде биле доселени семејства од Понд и Тракија. Ново Село поради тоа во 1928 год. пораснало на 136 жители, а во 1940 на 208 од кои бројот на Македонците е помал од оној на дојденците.

Во близина на Воден, само на 7 км. оддалеченост, покрај патот Солун – Воден се наоѓа богатото село **Оризари**. Во почетокот на веков, според К'нчов, селото имало 210 македонски жители и 90 христијани Роми, Според пописот по Балканските војни селото се намалило на 148 жители – (1913). Сепак во 1924 год. селото Оризари претставувало чисто македонска населба, чиј етнички состав тогаш (1924 г.) се менува со тоа што биле доселени семејства од Понд. Бројот на доселениците во 1940 бил скоро два пати поголем во однос на македонското население: 500 Грци, наспрема 253 Македонци, иако, како што рековме пред тоа била чисто македонска населба.

Во подножјето на Кајмакчалан, на југозападната страна се наоѓало селото **Патечина**, коешто комплетно настрадало за време на Граѓанската војна и повеќе не се обновило. "Во подалечното минато претставувало чисто македонска населба, која била напуштена во немирните години. Подоцна тука се населиле влашки сточарски семејства дојдени од Епир". К'нчов го споменува како македонска населба (почетокот на векот), а според пописот од 1913 во него се регистрирани 216 жители.

Северно од гр. Воден, на три километри од патот Воден – С'ботско, во подножјето на планината се наоѓа селото **Почеп**. Селото отсекогаш претставувало чисто македонска населба. К'нчов (од почетокот на веков) го споменува со 200 жители, а по Балканските војни (според пописот од 1913) бројот се намалил на 148. Како и во повеќе села во Воденско, така и во Почеп во текот на 1924 год. демогафската слика се менува со доселување нови семејства, така што Почеп станало мешана населба.

Селото **Ризово** се наоѓа јужно од гратчето Вртикоп. Во непосредна близина проаѓа патот од Негуш за Вртикоп. Во почетокот на веков броело 180 жители (К'нчов), според пописот од 1913 се води со 200 Македонци, фактички до 1924 год. Ризово претставувало чисто македонска населба; тогаш од Понд се населуваат нови жители со што се менува етничката слика на селото, односно тоа станало мешана населба. Според пописот од 1940 бројот на грчкото

население се зголемил скоро двојно повеќе отколку македонското (од 640 вкупно, има регистрирано 400 Грци, и 240 Македонци).

**0.9.** Демографските промени што ја опфатиле **Еницевардарска околија** (особено по Граѓанската војна во Грција) ќе ги илустрираме со неколку одбрани случаи.

Селото **Алар** се наоѓа источно од Енице Вардар – на неколку километри и административно припаѓало кон еницевардарска општина. Во минатото, до 1924 Алар претставувало чисто македонска населба. К'нчов споменува 160 жители, во 1913 се води со намален број – 146, во 1920 со 195 жители. Етничката слика на селото Алар во текот на 1924 била комплетно изменета бидејќи македонското население било прогонето во Бугарија, а на нивно место доведени грчки преселници.

На исток од Енице Вардар и во близина на с. Куфалово, покрај реката Вардар се наоѓа селото **Бозец**. До 1924 год. тоа претставувало чисто македонска населба, којашто во почетокот на векот броела 656 жители. По Балканските војни се регистрирани нешто над 700, а во 1920 над 900 жители. Ова слика глобално се менува 1924 год. кога македонското население насилно е иселено во Бугарија (над 700), сместени во Црноморието, а на нивно место се доведени преселници од Понд и Источна Тракија (над 1000 луѓе). Бројот на Грците се зголемил на 75%, додека на Македонците се намалил на 25%.

**В'дришта.** – Во минатото, до 1924 год. селото претставувало чисто македонска населба. Во почетокот на веков е регистрирана со 800 жители. По Балканските војни бројот се намалил на 337 жители. Во текот на 1924 г. скоро 400 Македонци насилно биле преселени во Бугарија, а на нивно место се доселиле голем број грчки семејства од Понд. Бројот на доселениците изнесувал дури 700 со што во многу се изменила етничката слика на с. В'дришта.

**Дамјан.** – На мала оддалеченост, само на 5 км. североисточно од Енице Вардар се наоѓа селото Дамјан, коешто (поради близината) припаѓа административно кон Енице Вардар. Селото било чисто македонско, во почетокот на веков броело 90 жители, според пописот по Балканските војни се води со 115. Македонскиот карактер на населбата се задржал сé до 1924 год., кога скоро целото село, со исклучок на 2-3 семејства, насилно било преселено во Бугарија. На нивно место дошле доселеници од Мала Азија и Понд.

**Кониково.** – Македонското село Кониково се наоѓа североисточно од Енице Вардар, а административно припаѓа кон општината Бозец. Етничкиот карактер на населбата насилно бил изменет 1924 год. кога целокупното население насилно било преселено во Бугарија, а на негово место дошле преселници од Грција. Македонското население во 1920 год. изнесувало 126 жители, додека

бројот на грчките доселеници во 1928 год. бил три пати поголем – 363.

**0.10.** Судбината на македонското население во **Мегленско** во многу нешто потсетува на досега кажаното за Македонците во Воденско и Енице Вардарско – населби што се наоѓаат на запад од Вардар.

**Горно Радиво.** – Споменатово македонско село престана да постои за време на Граѓанската војна во Грција. Тоа е (беше) расположено на падините на Кајмакчалан, на источната страна. Во почетокот на веков (според К'нчов) селото се води со 200 жители, додека во пописот по Балканските војни (1913) селото не се споменува. Во 1947 год., како резултат на Граѓанската војна селото Горно Радиво, како што споменавме, беше разурнато, а населението побарало спас во тогавашна Југославија.

**Долно Црнешево.** – Чисто македонско село до 1924, иако населението било со исламска вероисповест. Имено, во немирните години, кога егзистенцијата им била загрозена, поради безбедност на своите семејства и имоти, тие си ја промениле верата и станале муслимани. К'нчов го споменува селото со население македонски муслимани (во почетокот на векот) со 580 жители. Во 1913 се води (заедно со селото Горно Црнешево) со 1.075 жители. 1924 год. населението, по силата на Лозанската конвенција, поради вероисповеста, морало да се пресели во Турција, иако биле Македонци. На местото на Македонците биле доселени грчки семејства од Понд. За време на Граѓанската војна селото повторно настрадало така што во 1951 се води со 114 жители.

Во Мегленско среќаваме и други македонски села чие население има муслиманска вероисповест. Како што споменавме, се работи за одбранбен механизам: тие луѓе, за да си ги зачуваат семејствата и имотите се одлучиле на една непопуларна мерка – да си ја променат верата. Уште една илустрација за ова ќе покажеме со селото **Драгоманци.** Се наоѓа на патот С'ботско – Воден, на 15 км. оддалечено од Воден. Тоа е големо село и административно претставува општина. Во минатото, во немирни и "матни" години голем број од населението си ја заменило својата христијанска вероисповест со муслиманска. Во почетокот на векот (според К'нчов) односот меѓу христијаните и муслиманите во Драгоманци бил 200 наспрема 1000. Во 1924 год. жителите – муслимани морале да се иселат во Турција, а на нивно место дошле преселници од Понд и Тракија, така што ова населба станала "чисто грчка".

**Зборско.** – Голема македонска населба, во пазувите на Кожув планина. Во почетокот на векот селото имало 800 жители (според К'нчов), 1913 се води со 1200 жители. За време на Првата светска војна, поточно 1916 год. селото наполно настрадало, наоѓајќи се на борбената линија на фронтот. По завршувањето на војната и

нормализација на ситуацијата дел од населението се вратило, така што во пописот од 1940 год. тоа се води со 292 жители. За жал, за време на Граѓанската војна во Грција селото Зборско било наполно уништено, поради што во пописот од 1951 тоа не фигурира меѓу населбите.

**0.11.** Селата од **Кожанска околија** (Кајларско) ги третираме како гранични (кон запад) за регијата што ја истражуваме.

Селото **Ранци** се наоѓа во подножјето на планината Каракамен, на југозападната страна. Тоа е големо македонско село и претставува административно општинско место во Кајларска околија. Ранци е меѓу ретките села во тој дел од Македонија, коишто и покрај неповолните историски околности, често проткаени со насилство, сепак си ја задржале многу добро македонската национална физиономија. Одамна, уште 1822 год. Ранци настрадало за време на Негушкото востание, повторно настрада кон крајот на Втората светска војна, 1944 год., од германските војски што се повлекуваа но и од грчките колаборационисти (Симовски), освен тоа по трет пат настрада за време на Граѓанската војна. Впрочем тоа јасно излегува и од бројките од административните пописи на населението, така според пописот од 1913 селото Ранци се води со 1164 жители, 1928 со 1225, а 1940 селото нараснало до 1735 жители, но споменатите настани од 1944 како и од Граѓанската војна условиле голем пад на населението, така што според пописот од 1961 год. тоа се води само со 667 жители (Симовски).

**0.12.** За хетерогениот состав на населението во Долновардарско, како што видовме најмногу придонесле Балканските војни, Граѓанската војна во Грција, односно принудните преселби на македонското население, но факт е дека и пред нив (пред споменативе настани), во немал број од овие регии населението било мешано. Да конкретизираме: во тој дел од Македонија има голем број градски населби во кои турскиот елемент бил особено присутен. Тој елемент, бидејќи ја претставувал државата и власта, успеал да се наложи на различни начини (се разбира вклучувајќи го и јазикот), За илустрација да го спомeнеме Солун (од крајот на минатиот, односно почетокот на нашиов век – според податоците од споменатава статистика на К'нчов) – таму турското присуство било особено изразено – наспрема 10.000 Македонци (христијани) имало 26.000 Турци (значи два и пол пати повеќе), Грци имало 16.000 и 55.000 Евреи. Во пошироката околина, во солунска каза, во 98 населени места (градот и селата во областите Вардарија и Урумлук), присуството на македонското население било нешто поизразено: наспрема 31978 Турци имало 27164 Македонци, христијани и 30671 Грци. Освен тоа треба да додадеме дека во овие краишта почнало да се слуша турски уште во предосманлискиот период. Имено, првите упаѓања на Турци се споменуваат уште во XI век, кога

византиски државници насилно доселиле Турци од Мала Азија во Вардарската долина (и во Одринско). Вардарски Турци се споменуваат во II хрисовул што византискиот император му го дал на охридскиот архиепископ Јоан во 1020 година[4]. Големата бројка на Евреи во Солун не била типична за пошироката околина и оттаму ја класираме за ирелевантна, но во повеќе рамничарски населби турскиот елемент го истиснал македонскиот, така во Дојранска каза (79 населени места) имало 9618 Македонци (христијани), 1270 Македонци (муслимани) па дури 17429 Турци. Во градот Дојран наспрема 4000 Македонци има регистрирано 2300 Турци.

## ДОЛНОВАРДАРСКИТЕ И ДРУГИТЕ МАКЕДОНСКИ ГОВОРИ

**1.1.** Споменативе македонски југоисточни говори, оние што се простираат во егејскиот дел јужно од линијата одредена со планините Беласица – Кожув – Ниџе и на југ сé до Солунскиот Залив, претставуваат вистинска јазична лабораторија. Во оваа група ги вклучуваме главно говорите од егејскиот дел: кукушкиот, воденскиот, солунскиот, еницевардарскиот, на запад како граничен кајларскиот, а на исток (пак како граничен) серскиот, додека од Република Македонија ги вклучуваме само говорите во Гевгелиско и Дојранско. Искажаното мислење за квалификацијата јазична лабораторија се потврдува со фактот дека односниве говори зафаќаат крајно периферна позиција, не само за македонскиот, туку и воопшто за словенскиот јазичен свет. Оттаму тие претставуваат перманентен интерес за славистите, почнувајќи уште од крајот на првата половина на минатиот век, кога се појави книгата на рускиот

[4] П. Хр. Илиевски – К. Пеев, Необична иновација во долновардарските говори, "Македонски јазик" XXIV, Скопје, 1983, с. 108.

проф. В. И. Григорович "Очерки путошествия по Европейской Турции" и трае се́ до најново време[5].

---

[5] V. Oblak, *Macedonische Studien, Die slavische Dialecte des südlichsten und nordwestlichen Macedoniens,* Wien 1896; Д. Мирчевъ, *Бѣлѣжки по кукушко - воденския говоръ,*СбНУНК, XVIII, 1901, с. 426-470; Л. Милетичъ, *Къмъ особеноститѣ на гевгелийския говоръ,* Мак Пр, VIII, 1932, кн. 2, с. 51-72; Д. Ивановъ, *Гевгелийския говоръ,* София, 1932, с. 130; Ст. Романски, *Долновардарскиятъ говоръ,* Мак Пр, VIII, 1932, кн. 1, с. 99-150; P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových.* V Praze, 1932, s. IV-596; Г. П. Христовъ, *По-забележителни особености на кукушко-дойранския говоръ*, МакПр, X, 1936, кн. 1-2, с. 104-106 ; A. Mazon et A. Vaillant, *L;évangéliaire de Kulakia un parler slave du Bas - Vardar,* Paris 1938; M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem), I, Teksty,* Kraków 1934; *II Słownik,* Kraków 1936; В. Думевъ, *Воденскиятъ говоръ*, МакПр, XIII, 1943, кн. 3, с. 8-42, кн. 4, с. 26-88; Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско),* Македонски јазик, Скопје, XI-XII, кн. 1-2, с. 113-182, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 173-276; Д. Сакъов, *Принос към речника на кукушкият говор,* Българска диалектология, 3, София 1967; Д. Угриновски, *Збирка на народни обичаи од Еницевардарско* (машинопис), К. Шапкарев, *Избрани дела,* 5, Скопје 1976; Ј. Иванов, *Български преселнически говори,* Българска диалектология, 9, София 1977; W. Budziszewska, *Słownik bałkanizmów w dialektach Macedonii Egejskiej,* Warszawa 1983; Т. Бицевски, *Македонски народни песни од Мегленско,* Македонско народно творештво, 6, Скопје 1985; *Македонски народни песни од Воденско,* Македонско народно творештво, 8, *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско,* Македонско народно творештво, 13, Скопје 1997; Скопје 1989; *Македонски народни песни од Кукушко,* Македонско народно творештво, 9, Скопје 1989; В. Дрвошанов, *Кајларскиот говор,* Скопје, 1991; Ст. Бојковска, *Дијалектни текстови од Мегленско,* Македонистика, бр. 5, Скопје, 1992; М. Карамфиловски, *Еницевардарскиот говор,* докторска дисертација, машинопис, Скопје ]; С. Давкова, *Лексиката на говорот на с. Чифлицик* (Демирхисарско), магистерска дисертација, машинопис, Скопје 1997; Веселинка Лаброска, *Говорот на с. Кула* (Серско); Б. Видоески, *Говорот на селата Плевна и Горно Броди, Драмско,* МАНУ, Прилози 17]2, Скопје 1994;, Скопје 1997; К. Пеев, *Дојранскиот говор,* Македонистика, 2, 1979, *За некои посебности во конгруенцијата и категоријата род во југоисточните македонски говори,* Предавања на XVII семинар за македонски јазик,литература и култура, 1984, с. 65-77; *Лексички особености на југоисточните македонски говори,* Предавања на XIX семинар за македонски јазик, литература и култура, 1986, с. 89-97; *Редукцијата како фактор во разграничувањето на југоисточните македонски говори,* Зборник на Филолошкиот факултет Скопје 1986[87, с. 342-358; *За комплетивните реченици во јужните македонски говори,* Предавања на XX семинар за македонски јазик, литература и култура, 1987, с. 27-33; *Реликти во прозодискиот систем на југоисточните македонски говори од кукушко-дојранското подрачје,* Studia lingwistica Polono - Jugoslavica, 5, МАНУ, Skopje 1987, s. 101-108; Кукушкиот говор, кн. 1, 1987, с. 1-351, кн. 2, 1988, с. 1-360; *За замeнскиот систем во јужните македонски говори,* Јазичните појави во Битола и Битолско денеска и во минатото, МАНУ, Скопје 1988, с. 113-126 ; *Измени на категоријата род како резултат на меѓујазичните контакти (врз материјали од југоисточните македонски говори)* , Зборник на реферати од X меѓународен славистички конгрес, 1988, с. 63-73; *За една морфонолошка посебност на југоисточните македонски говори анализирана и од полски слависти,* Славистички студии, Скопје 1989, с. 95-105; *Изместена семантика кај службените зборови во југоисточните македонски дијалекти во контекстот на меѓујазичните контакти,* Реферати на македонските слависти за X меѓународен славистички конгрес во

1.2. Анализата на материјалот што го обработуваме ја потврди тезата за богатството на различности што ги нудат периферните говори, условени особено од контактот со јазици од подруга генеза и типологија. Овие контакти, односно споменатава периферна позиција, условиле и појава на јазична интерференција, бидејќи македонскиот говорител како објект во еден сложен дијалектен јазол, каде што се преплетуваат повеќе влијанија од различни јазици, најмногу од турскиот, но исто така и од ароманскиот и од грчкиот, престанал да биде во можност да ги држи одделно посебностите на двата или трите јазика (доколку бил трилингвален). На тој начин тие говори ни се претставуваат како типични за балканската јазична унија, најмногу како резултат на условите создадени од демографските околности карактеристични за овие области. Ваквата етнолингвистичка ситуација овозможила да се стигне до многу понапреднати процеси во смисла на отстапување од словенската структура на јазикот. Споменативе отстапувања како сигнали за "балканизација" или "десловенизација" досега се третираа како специфичност на западното македонско наречје со што (меѓу другото) му се спротивставуваше на источното. Откривајќи го нивното присуство во долновардарските дијалекти (при истражувањата вршени последниве децении) во многу нешто се измени "картата на балканизмите" во јужнословенската регија. Заслужува да се истакне дека во таа карта (на теренот на Долновардарско) освен општопознатите балканизми (пр. присуството на конјугацијата од помошниот глагол *има (нема) + гл. придавка,* употреба на предлогот *од* со граматичка функција – за изразување на посвојност, непосредно прибавување на дополнението за место кон прирокот, прашални реченици оформени без партикулата *ли* и др.[6], се јавуваат и др. посебности коишто уште повеќе ги блокираат механизмите и граматичките категории од словенската јазична основа.

1.3. Веќе рековме дека говорите по долниот тек на реката Вардар одамна, уште од втората половина на минатиот век го привлекле вниманието на славистите. Овој интерес, во прв момент бил предизвикан несомнено од потребата во однosниве говори да се побараат основите на старословенскиот јазик, во татковината на Кирил и Методиј, и така да се потврди (или отфрли) Македонската теорија на Ватрослав Јагиќ. По своето значење, а и хронолошки на прво место треба да се споменат "Македонските студии" од В. Облак. Во овие студии авторот, покрај другото го разгледува говорот на солунските села Сухо, Ново Село, Градобор, Бугариево, Ватилак и Вардаровци. Истражувањата на Облак ги проширивме со нови

---

Братислава, 1993; *Традицијата продолжува* (повод: "Синтакса на македонските дијалекти во Егејска македонија") , Годишен зборник на Филолошкиот факултет, книга 23, Скопје 1997.

[6] Бл. Конески, *Историја на македонскиот јазик,* Скопје, 1967, с. 118.

материјали што ги собравме со анкетирање на преселници, бегалци од с. Градобор и со ексцерпција од објавени биографски белешки од с. Ватилак, овие резултати ги објавивме во Љубљана, во Зборник посветен на Облак[7].

Редоследно на второ место доаѓа студијата за кукушко-воденскиот говор од Д. Мирчев, што се појави само неколку години по "Македонските студии" на Облак. Овој труд е работен, главно, врз објавени материјали.

**1.4.** Меѓу најзначајните истражувачи на долновардарските говори треба да се спомене полскиот славист М. Малецки, којшто во триесеттите години доаѓа (на два пати) во Солунско, и во реонот на Богданско, поточно во селата Сухо и Висока врши дијалектни истражувања. Резултатите од споменативе дијалектолошки екскурзии, (коишто, да спомнеме, биле многу напорни) во најјужните периферни точки од словенскиот свет Малецки ги објавил (во Краков) во две книги, текстови и речник, а прераната смрт го попречила да ја приготви и планираната трета книга – граматика на говорот, што во поново време ја изработи неговиот студент Зб. Голомб, се разбира користејќи се со веќе објавените материјали на Малецки. Давајќи оценка за споменативе трудови Б. Видоески ќе истакне: "Во одзивите и оценката на двете книги на Малецки со право се истакнува неговата способност да ги улови и најсуптилните нијанси на артикулацијата на гласовите. Неговите записи се апсолутно комплетни и само како такви можеле на Голомба да му послужат за неговиот извонреден опис на дијалектот[8]. Сепак ова се однесува до суптилното бележење на фонетските специфичности, што резултираат од неговата лингвистичка подготвеност и упорност во истражувањата, но од др. страна поради недоволната компетентност на истражувач што пишува за јазик што не му е роден, во лексиката му се имаат поткраднато некои несоодветства во толкувањата на одделни речнички единици, за илустрација да спомнеме: **аралак** е даден со значење на 'балкон', а **банда** со: 'везена (односно ткаена) слика што се става како украс на ѕид' (поопширно за ова в. во Речникот, кај соодветните заглавни зборови).

**1.5.** Во споменатава временска секвенца доаѓа и чешкото издание на фолклорни материјали од југоисточна Македонија, чиешто собирање го организирал Ст. Верковиќ. Зборникот (со над 500 страници) го објави Чешката академија на науките и уметностите во Прага, а го имаат приготвено П. Лавров и Ј. Поливка. Оваа обемна

---

[7] К. Пеев, *Прилог кон дијалектната слика на македонските села Ватилак и Градобор (Солунско) дадена од В. Облак*, Univerza v Ljubljani, Filozofska fakulteta, ``OBDOBJA``_ 17 (Vatroslav Oblak).

[8] Б. Видоески, *Мјечислав Малецки како славист и испитувач на македонските дијалекти*, МАНУ, Скопје, 1977.

збирка ни послужи како еден од најважните извори во оформувањето на корпусот врз кој се создаваше речникот, освен тоа таа дава драгоцени податоци за контурната слика на југоисточните македонски говори, за што секако придонесува и опширната студија "Опис на говорот што претставува дијалектна база на зборникот на Верковиќ", пишувана од П. Лавров, којшто меѓу другото му бил проф. на К. П. Мисирков, кога студирал во Русија и ги усмерувал неговите активности. Значењето на оваа книга за македонската дијалектолошка наука ќе беше уште поголемо ако материјалите беа покомплетно лоцирани.

Ст. Романски на страниците на списанието "Македонски преглед" во Софија се јавува со монографски опис на долновардарските говори, што го приготвил, главно, врз материјалите од Ст. Верковиќ, од архиви и библиотеки. Авторот со право во монографскиот опис најголем дел ѝ посветил на фонетиката, поспецијално на редукцијата, бидејќи на тој план долновардарските говори презентираат најмногу локални специфичности.

**1.6.** Гевгелискиот говор го зафаќа северниот дел од Долновардарско. На овој говор се навраќаат двајца автори: Д. Иванов и Љ. Милетиќ. Првиот се јавува со одделна книга, а вториот со статија во списанието "Македонски преглед" ; на страниците на споменатово списание се објави и Г. П. Христов со статија во која ги разгледува паралелно кукушкиот и дојранскиот говор.

Подоцна за една деценија од излегувањето на последниве споменати работи, во четириесеттите години В. Думев објавил студија за воденскиот говор. Авторот низ контрастивен метод го одредува местото на воденскиот говор, во склопот на останатите долновардарски говори, но исто така содржи дијалектни текстови погодни за ексцерпција на речничка граѓа.

Кукушкиот говор, како централен во Долновардарско, беше предмет на докторска дисертација на К. Пеев. Резултати од односниве истражувања беа објавени во двотомна моногафија. Овој монографски опис ни послужи како еден од главните извори во оформувањето на картотеката за речникот. Лексичкото богатство на вториот долновардарски говор во границите на Република Македонија - дојранскиот, го ексцерпиравме од монографија посветена на односниов дијалект од К. Пеев.

**1.7.** Споменативе моменти: периферниот карактер на долновардарските говори, односно жалосната судбина на Македонците од оваа регија – во голем дел прогонети и раштркани по светот, како и свеста дека се работи за краен момент кога постојат какви – такви, но сигурно последни можности да се претстави и зачува овој дијалектен свет, наложија по ослободувањето, преку анкетирање на бегалци од оваа регија, да се прошири одамна пројавениот интерес за проучување на југоисточните македонски говори.

За таа цел, прв пат во услови на наша, македонска државност, се пристапи кон организирано собирање на дијалектен материјал од Егејска Македонија. Преку определени теми и проекти, оваа дејност со која раководеше акад. Божидар Видоески, се одвива, главно во Македонската академија на науките и уметностите и во Институтот за македонски јазик. Во планираните активности да ги спомeнеме и магистерските работи посветени на овие говори (некои од нив веќе се објавени): Кајларскиот говор од В. Дрвошанов, Еницевардарскиот говор од М. Каранфиловски, Мегленскиот говор од Стојка Бојковска – Максимовска, Говорот на с. Чифлик (Демир Хисарско) од Светлана Давкова и говорот на с. Кула (Демир Хисарско) од Веселинка Лабровска Во оваа работа сум ангажиран од поодамна, во почетокот за вршење анкети кај преселници од споменатава регија, според одредени прашалници, за потребите на Македонскиот дијалектен атлас и меѓународните проекти Општокарпатски дијалектен атлас, Општословенски лингвистички атлас и Европски лингвистички атлас. Ги имам истражувано говорите во Драмско (пунктови Плевна и Старчишта), Серско (пунктови Секавец и Савек), Солунско (пункт Градобор), Воденско (пункт Кронцелево), Енице-Вардарско (пункт Гуменца), Кајларско (пункт Тремно), Гевгелиско (пунктови Стојаково, Којнско и Пирава), Дојранско (пунктови Патарос, Фурка и Николич), Кукушко (пунктови Крецово, Мотулово и Амбар Ќој). Сепак квестионарите и за Македонскиот и за Општословенскиот лингвистички атлас и др. си имаат поставено свои специфични задачи – изработка на соодветни дијалектни атласи, та оттаму теренските записи од односниве населби иако даваат извесна лексичка граѓа не можат да ги покријат потребите што ги налага изработката на еден поголем, да не речам комплетен дијалетен речник. За таа цел приготвив еден вид пробен прашалник за прибирање на лексичка граѓа и со него имам извршено анкетирање во повеќе пунктови, да споменам неколку кукушки села: Грамадна, Морарци, Крецово и делумно во Алексово и Беглерија.

**1.8.** Веќе истакнавме дека југоисточните говори спаѓаат меѓу оние македонски говори што се најшироко истражувани и за кои има најмногу пишувано, сепак треба да истакнеме дека во повеќето работи (што веќе во глобала беа истакнати) лексичкиот дел е исклучително малку застапен – преку примерите што илустрираат морфонолошки, акцентски или синтаксички специфичности. Исклучок прави речничкиот прилог за кукушкиот говор од Д. Саќов, за кој сепак не ноже да се каже дека е богат, нешто покорисна (се разбира и порепрезентативна) е монографијата од М. Малецки, во која има и одделен речник на говорот од солунските села Сухо и Висока со околу 4300 заглавни единици. Оттаму обидот што го правиме да се презентира речничкото богатство на овие говори го сметаме за крајно неопходен, дотолку повеќе што голем дел од

нив, поради познатите историски околности се наоѓаат во фаза на полна загуба, каков што е случајот, даречеме, со кукушкиот говор.

**1.9.** При формирањето на картотеката за речникот се послуживме со споменатите теренски материјали што ги запишавме при анкетирањето на бегалци од оваа регија, натаму со објавените студии и материјали назначени во фуснота 4. Иако работиме повеќе од 2 децении, работата не е комплетно завршена и треба да продолжи, но таа (работата) сепак е толку напредната што ни овозможува да го објавиме првиот том, од првите 5 букви (**А** до **Д**). Во пропратниот уводен дел ќе биде претставена проекцијата на забележливите специфичности на лексичкиот материјал (видови дијалектизми, лексички пластови, присуство на туѓи, позајмени единици, посебности во фразеологизмите), освен тоа, во поговорот ќе се потрудиме да презентираме и одделни (избрани) граматички прашања, бидејќи се работи за една периферна регија во која (како што беше истакнато) словенскиот карактер на граматичката структура е крајно редуциран за сметка на посебностите појавени под влијание од балканската јазична алијанса, така во одделот фонологија ќе ги претставиме механизмите на редукцијата, на морфолошки план ќе бидат разгледани посебностите: нивелирање на падежните остатоци кај заменките и губењето на родовата опозиција, на планот на синтаксата ќе се задржиме на извесни (малку познати) архаични специфичности – употреба на сврзникот *да* во декларативна - интенсионална служба, присуство на сврзниците *али* и *него(ли)* со адверсативно значење и др. Овие граматички проблеми се обидовме да ги претставиме и објасниме, со надеж дека ќе значат придонес не само за македонската дијалектологија, туку и за историјата на јазикот, но исто така со уверување дека многу посебности во лексичката граѓа би останале нејасни, да не речам неприфатливи за читателот, доколку не биде запознат со споменативе граматички феномени.

## ПОГЛЕД НА ЛЕКСИЧКИОТ СОСТАВ. – ВИДОВИ ДИЈАЛЕКТИЗМИ

2.1. **Фонетски дијалектизми.** – Долновардарските говори се одликуваат со многу силен експираторен акцент што условил редукција на вокалите, односно премин на ниските, неакцентирани вокали во своите високи корелати (за ова ќе зборуваме понатаму). Спомнатава фонетска специфичност, комбинирана со елизија на гласовите привидно ја зголемуваат разновидноста на дијалектната лексика, во однос на литературната, односно двете фонетски појави: *редукција* и *елизија* (присутни во овие говори) ја нагризуваат формата на лексемите и создаваат лажна претстава за бројот на дијалектизмите во југоисточните (или долновардарски) македонски говори. Сп. **бра́јчка** (< брадичка – dem. од брада, по губењето на интервокалното *д* и десилабизацијата на *и* во *ı̱*); **за́јно** (< заедно); **изи́ќут** (< езикот = јазикот); **ја́гујте** (< јагодите – по редукцијата на *о* > *у* и губењето на интервокалното *д*); **о́нка** (< вонка = надвор, по губењето на иницијалното *в*); **кла́јнц** (< кладенец = извор, по губењето на интервокалното *д* и скратувањето на *е* преку *и* во *ı̱*); **но́јчки** (< нозички – dem., pl од нога, по губењето на интервокалното *г* (*з*) и промената на *и* во *ј*); **о́чки** (< очички = очиња, dem., pl од око); **о́фчка** (< овцичка, dem. од овца); **пи́:виц** (< пијавец = вид растение, расте во житото, ако не се исчисти, лебот од такво жито опијанува); **пла́јна** (< пладнина, по губењето на *д*, и измената на *и* во ı̱); **руве́л** (< револвер, огнено оружје); сп. уште: **н'о́о пурдде́** (< ни го продаде, по губењето на *г* и редукција на *о* > *у* (и метатеза); **индру́ќ** (< еден друг, по скратувањето на 'еден' во *ин* – со редукција *е* > *и*); **мо:-ддѐх** (< му го (ја) дадов, по итегрирањето на заменските форми *му+го* во *мо:*); **ка́-ц о́јш ?** (< како ќе си одиш?, по стегањето на 'како' во *ка*, уште на партикулата 'ќе' и заменката 'си' во *ци*). Од примериве јасно излегува дека во овие говори голем број зброформи, односно синтагми од партикули + кратки заменски форми (и други различни комбинации), опфатени од споменативе фонетски промени се толку изменети и наштрбени што изгледаат непознати и неразбирливи.

2.2 **Зборообразувачки дијалектизми.** – Сериозен интерес во смисла на дијалектно диференцирање побудуваат зборообразувачките посебности што од стандардните соодветства се разликуваат само по некој од зборообразувачките, афиксни елементи.

Во прв момент, иако со помал број на регистрирани примери, ќе ги разгледаме оние лексеми (дијалектни) што се јавуваат со суфиксален, зборообразувачки елемент и со тоа им се спротивставуваат на соодветните лексеми во литературниот исказ, што ги среќаваме без соодветен формант, пр. **го́лин** наместо 'гол', **бул'а́ва**

'бол', **руја́к** 'рој', **свăти́на** 'сват', **цăрвук** 'црв', но има и обратни случаи (пр. **плак** 'плачење'). И едните и другите се јавуваат како обележје на одредена регија, односно имаат третман на дијалектни квалификатори.

Забележлива е честата употреба на суфиксот *-(л')ав* кај придавките што означуваат качество присутно во основата: **витрил'а́ф** 'ветровит', **дуждул'а́ва (гуди́на)** 'дождовна', **мăглил'а́ф** 'маглив', **буцкил'а́ф (те́л')** 'жица (тељ) што боцка', **дамкил'а́ф** 'шарен во лицето (со дамки)', **пăртил'а́ф** 'испокинат, со партали', **вушкил'а́ф** 'оној што има вошки', **кăфија́ф** 'со кафена боја, кафен', **гурчул'а́ф** 'со горчлив вкус, горок', **прекнил'а́ф** 'човек со **прекни** = дамки на лицето'.

Варијантата од овој суфикс *-ав*, проширен во *-(н)ик-ав* на придавката ѝ дава значење на умалителност (Бл. Конески, Граматика, 316) на особеноста на која се однесува, пр. **зил'ника́ф** (означува дека зелената боја не е многу изразена), исто **жăлтиника́ф**.

Во случаите кога акцентот не паѓа на суфиксот *-ав* тој се помешал со суфксот *-ов* и со редукција поминал во *-ув:* **шу́гуф** (< шугав, преку шугов – тој што има болест шуга), **се́дуф** (и **се́дăф**) 'тој што има обелена коса', **пи́пуф** (и **пи́пăф**) 'се кажува за оној што не е вешт', **фтирни́чуф** 'тој што сака секогаш да биде по негово', **при́чуф** 'нетолерантен'. Сличен е резултатот и во споменатиот проширен суфикс *-никав > -никуф:* **билизни́куф** 'нешто што има блага нијанса на бел', **цăрвини́куф** 'не сосем црвен'; сп. и: **прăфăтни́чăф** 'тој што лесно, за ситници се лути'.

Вакво мешање на споменативе суфикси наведува и Ст. Романски од Долновардарско, но посочува и обратни примери, сп. **гắрбуф,** но: *попава брада, дрепава ѓупка, орловта сила* [Р,ДГ,134]. Ни се чини дека во последниве примери не се работи за наложување на суфиксот *-ав,* туку најверојатно имаме наслон на редуцираните наставки *-ăв, -ăве* (< -ов, -ове), пр. **не́гăв, не́гăва, сто́лăве,** согласно со аргументот дека неакцентираните *а* и *ă* треба да се третираат како една фонема [Г,ДМГ,218].

**2.3.** Суфиксот *-ин* (добиен со редукција од *-ен*) е еден од почестите за образување на придавки: **брạде́син** 'небричен, брадат', **дăлгуве́чин** 'тој што живее многу време' ~ *о́ни си́те сă-дăлгуве́чни,* **бабуне́син** (= *пуддý̆јн ут-пи́јне*), **дале́чин** 1. 'орр. на близок, пр. *дạле́чно ме́сто*'; 2. fig. *дале́чин рудни́на* 'роднина од второ колено', **дро́бин (буси́л'ук)** 'босилек со ситни ливчиња'. Кон овој тип придавски образувања се приклучиле и оние со суфикс *-ан*, изведени од глаголи од *а*-група: **зако́вин, испу́кин.**

Продуктивноста на овој суфикс се потврдува и со примерите што одговараат на аналогните бессуфиксни образувања од нормативниот исказ, што пред малку ги спомнавме, пр. **го́лин** наместо 'гол', односно со проширување на суфиксните образувања – многу често кај имиња што означуваат професија: **каса́пин** 'касап', **риба́рин**

'рибар', **измиќарин** 'измеќар', сп. и **лăжуманин** 'лашко', **вăржăлин** 'вражалец', **лепин** 'лепавец' (= трева што се лепи по облеката). Уште поуказателни се случаите кај односните придавки што обично се образувани со суфиксот *-ји,* којшто во Долновардарско е изместен од суфиксот *-ин,* односно проширен *-ински:* **козино (мле́ко),** односно **козишко, козинцко,** исто и **кра́вичко,** односно **кра́винцко, ре́кинцка (ри́ба), гăскино (ме́со)** и сл.

**2.4. Образување на форми за изразување на чувствени односи.** – Од материјалите за речникот констатиравме дека во југоисточните говори постои една изразита сиромаштија како во бројот на наставките за аугментативни образувања, така и во нивната фреквентност. Најпродуктивната наставка за образување на именки од односниов тип во западното наречје – *-иште,* во долновардарските говори многу ретко се среќава, па дури и во називите на места во одредени региони е изместена од *-ина,* пр. во Кукушко местото од коешто е искосена тревата се вика **косени́на,** наместо 'косиште'. Сепак од Воденско Думев наведува: *жени́шче, баби́шче, дети́шче* [ДВ,52]. Во кукушкиот говор го забележивме само во примерите: **гла́виште** и **р̆ачишта.**

*-ок.* – Оваа наставка во западните говори се јавува со деминутивно значење, сп. 'денчок', 'грашок' [Бл.К. Граматика, 290], додека во југоисточните говори се јавува и со аугментативно и со пејоративно значење, сп.: **мăжăтро́к** 'мажиште' ~ *це́л мăжăтро́к стăна́л,* **жăбăро́к** 'голема, крастава жаба', **кăшăро́к** 'каша' – со иронија кон јадење од лош квалитет, со негативен чувствен однос е и именката **бăбл'о́к** 'лошо бабиште', исто: **пуро́к** 'тој што се лути постојано и не му се погодува', **стр̥рчо́к** 'погрден израз за дедо', **пижо́к** 'погрдно обраќање за многу вообразен човек' ~ *сă-нăду́л кути пижо́к.* Со оваа наставка (се јавува и проширена) се образуваат имиња на повеќе домашни птици и животни (од м. род): **пăтăро́к** 'шатор', **мисиро́к** 'мисир', **мăрло́к** 'мачор', **пăрл'ок** 'машко магаре' [ПК,I,176]; сп. и **пăржло́к** 'полжав', **чесно́к** 'чесен лук.

**2.5. Еве уште неколку зборообразувачки посебности** од југоисточните македонски говори, во кои можат да се насетат извесни модели и типови: **бани́ло** 'бања' ~ *де́к сă-ба́ниш,* **бул'а́ва** 'бол', **бо́л'ка** 'болест' ~ *ло́ша бо́л'ка,* **бăбе́к** 'мало дете, бебе', **бăлта́к** 'вид секира – балтија', **бăлăша́т** 'белузлав, не чисто бел', **вр̥пча́н** 'врабец', **врăскрăсница** 'место каде што се сечат патишта, раскрсница', **вуда́рник** 'место каде што стојат садовите, водник', **вудна́к** 'место каде што постојано извира вода, водоврик', **вујчи́на** 'вујна', **вăргăлăк** 'инсект јагорец, сѐ вгнездува под кожата на добиците', **вăрбăна́к** 'место со врби, врбјак', **вăрва** 'јаженце, врвка', **гине́ш** 'погибел' (на месечината), **главу́чка** 'голема глава, главиште', **грăши́на** 'граор', **гру́да** 'парче земја, грутка', **грузда́к** 'плод од грозје, грозд', **гурни́ка** 'угорно место, угорница', **гуруцве́тка** 'цвеќе героцвет', **гăрмута́вица**

'татон од небото, грмеж', **гăртл'áк** 'грклан', **дуждáрник** 'вид влекач, дождовник', **дуúлница** 'овца на која ѝ умрело јагнето и сега дои туѓо јагне' (во др. говори: дојница), **дулчúнка** 'удолно место, удолница', **дăлýнка** и: **дăлкинúца, дăлкутúна** 'цепнатинка од дрво, деланка', **жабýјник** 'жабарник', **жешкáва** 'жештина', **живáк** 'живец', **жăлтóк** (и: **жăлтинúца**) 'жолтица' (болест), **зăбл'áн** 'човек со големи заби', **зăвúук** 'завој, кривина на пат', **излă̑шка** 'лага', **играјáчка** 'играчка', **јăкăлă̑к** 'вид јака, без шпицеви', **кукушкáрник** 'заградено место за кокошки, кокошарник', **кóмạр** 'комарец', **кóшăр** 'вид кош', **кýко** 'кукавица', **кулéшка** 'колесница' – богато украсена кола на две тркала, **кунáта** 'куна', **купúтук** (и: **кулшúт**) 'копито', **курúтница** 'големо корито, дрвен сад за комиње', **кăмăнúч** 'место со многу камења, камењар', **кăнăпóф** 'конопен', **кăртучúна** 'крт', **лăжгумáн** 'лажго', **лузáнка** 'лоза', **мáјка** 'матица' (пчела), **мивáлник** 'место каде што стојат садовите за вода, водник', **мóчвăр** 'влажно место, мочуриште', **мрăвýлник** 'мравјалник', **мумурáнка** 'мома (девојка)', **мурлúа** 'морав' ~ *мурлúа бујá,* **мутувúлка** 'направа за мотање преѓа, мотовило', **мучурлýк** 'мочуриште', **мăлк** 'молец', **мăрлóк** 'мачор', **нишчéлки** 'нити на разбој', **нăпрă̑сник** 'вид мала заштитна капичка со која шивачите си го заштитуваат прстот – кога шијат', **пúле** 'птица' (не е dem. форма), **прáскувúца** (и **прáскува**) 'праска', **пăрл'áк** 'прле', **рáзглоп** 'зглоб', **рáчка** 'рачец' (ги јаде корењата на пиперот), **рујáк** 'рој' (пчели), **рăкăвéнка** 'ракатка жито', **свăтúна** 'сват', **скáчка** 'скакулец', **слăвýрче** 'птица, славеј', **смăрдутúа** 'смрѓава', **сóјкарица** 'птица сојка', **средýлник** 'средиште', **трискутáвица** 'трескот', **тăркалéк** 'вид тркало, децата играат со него', **тăрнáрник** 'место со многу трње, трњак', **убóрник** ~ *зăгрáдно мéсто дека сă-бéрат вулóфто* = 'обор', **ýгăра** 'изорана, непосеана нива – угар', **умáрник** 'омарнина', **уругрáа** 'танчарка, играорка', **утрувáчка** 'отров' ~ *уд нéго сáмо утрувáчки сă пă̑лнум,* **цă̑рвук** 'црв', **цăрвăнýш** 'црвенкаст' (многу често и за човек со здрав тен, со бело-црвено лице'), **чуднувáт** 'чуден, необичен' ~ *чуднувáто нéшчо,* **штиркинúка** 'паштерка', **шпијунáш** 'оној што кодоши, шпион', и кај прилозите: **вáки** 'ваму'~ *éл нă-вáки;* со чувствен однос: *пó-нăвáкичка,* **гóрце** 'горе' ~ **пó-нăгóрце** 'погоре', **дóлще** 'долу' ~ **пó-нăдóлще** 'подолу', **дóцкăна** 'доцна' ~ *нóго дóцкăна сă-вăрúниш,* **мáлчко** 'малку' – со чувствен однос, **нáпкунта** 'напокон' = после, **пóвичко** 'повеќе', **пóслинта** 'потоа, после', **сăбáјлин** 'наутро, сабајле', **тáм, тáмка** 'таму', **тáтки** 'онаму' ~ *óди нă-тáтки*; со чувствен однос: *тáм-тăкúчка* (*тáмичка*) 'онаму', 'таму': *сéдни тáм тáмичка.*

**2.6. Семантички дијалектизми.** – Иако *фонетските* и *зборообразувачките* дијалектизми, особено од оваа регија, можат да предизвикаат особен интерес со оглед на големиот број фонетски индивидуалности и различности во деривацијата, сепак претставувањето на *семантичките* дијалектизми го оценуваме за многу важно, бидејќи на тој начин (со нивното презентирање) се создаваат

можности за вклучување во заедничкиот лексички фонд, односно за збогатување на општонационалниот речник.

**2.61.** Прво ќе ги разгледаме оние лексеми кои што од формален, па и воопшто структурен аспект се совпаѓаат со соодветни во стандардниот јазик, но се јавуваат и со вторично значење. Сп.:

**а) кај именски зборoформи**: **бакăр** 'котел' ~ *уф бакăрут си-вáрăхме млéко,* **војнá** 'војска' ~ *нóго војнá заминá на-дóлце,* **глух** 'неквалитетен, неупотреблив' – нпр. за човек што не може да има деца се вика ~ *сéмиту-му глýо*, сп. и: *углухнáл лýко* (= поради несоодветно чување лукот се расипал и не може да 'рти); **голéм** 'силен' ~ *тогáс и тóјнака сос голéм глас фатú да вéли*; **збор** 'говор, дијалект' ~ *искáрено на бугáрцко изúк, тувáшно збор на Вардарúа'*; **кнúга** 'писмо' ~ *ни устави тука без да ни пратиш некоја книга да си научими за тебика;* **кóрен** 'плодно дрво' ~ *там úмаше два кóрина смóкви... едúнојут кóрин úмаши сал еднá смоква;* **крај** 'почеток' ~ *ут-крáјут (крáјта) еј такóф* 'отсекогаш, од почеток е таков'; **лос** 'весло' ~ *кóрбут утúшăл, па ти лóстут ќи-гу-жáлиш* (поговорка = треба да се грижиме за поважните работи); **расипан** 'тажен' ~ *му вели сос затресна глас и сос расипано образ;* **товар** 'грижа' ~ *му-вели: "синку јазе на тебика оставјам товару: јазе не знам как да дочекам и как да допраштам цар";*

**б) кај глаголски зборoформи: владее (сă)** 'се употребува' ~ *уф-нáшто, дóлце* (мисли: на југ, во егејскиот дел) *тóо шéј слáбо сăвладéјше;* **дúгне** 'намести, скрие' ~ *дúгн'о· тóо шéј дă-н сă-изгýбе;* **има** 'користи, третира' ~ *и јазе га открадох, та ету сега три години га имам кату хизмиќар;* **клáде** 'назначи' ~ *рекóа ади да кладéми товá јабанџúа едúн пáша, зашто е млóгу богáт;* **лéжи** 'спие' ~ *кепиту ми остана нетри аф удајата, таму дека лежи царјувата керка;* **остáви** 'дозволи' ~ *и Арнаутите не оставиха да гу зарăјат* (зн. погребат); **проштáве** 'благословува' ~ *това што ми чини на меника, ки ти проштавам дури дека сам жив*; **разбúе** 'раситне (пари)' ~ *удéве разбијáх илидáрка и нúшто не устанá;* **рéчи** 'значи' ~ *мăжот ми сон засонил... ча дошла една какарáска, та на бéлојут óл му-фл'ази от устата... та не знам товá што ки рéчи;* **чýди (са)** 'размислува, се грижи' ~ *еј мăжу што толку са чудиш? Далú ти потăнаа курáбите?*

**2.62.** Како дел од групата семантички дијалектизми, одделно ќе ги разгледаме оние лексеми што по пат на "внатрешна деривација" развиле повеќе различни значења. Неретко кај нив се наѕира присуство на фигуративност во изразот, а ваквите преносни значења можеле понатаму и да се лексикализираат. Од стилистичка гледна точка тие се силно указание за богатата инвенција на народниот дух и смислата за метафоричност во изразувањето. Сп.:

**а) именски збоформи: авá 1.** 'време' (како метеоролошки поим) ~ *му вéле нă-'рáпут: "Арáап, стан', вúди авáта";* **2.** 'психичка

состојба, расположба' ~ *мáн-ми се уд-глáфта, нé мé-ј авáта* (зн. не сум расположен); 3. 'политичка ситуација, обично негативна' – фиг. ~ *авáта нé мирúсе н-áрно* (зн.: се очекуваат немири, војна); 4. фраз. ~ *авá си-прáве* 'се весели' ~ *ѓýпците пá авá си-прáвạт – удрúа тăпăнто;* **врéдин** 1. 'силен, способен' ~ *Гóспут мă-научú, он е врéдин за сé нéшчу; ... ~ и кату виде, ча от негу по-вредин зет чинил, заеднoч гу чини цар;* 2. 'достоен, почитуван' ~ *он ке да ти храни и тебика и мајка му... хем ке да биди вреден човек;* **грош** 1. 'турска монета' ~ *ајлако ми е двајси и пет гроша... ~ земá алтăни сто и педесет хиљáди грóша*; 2. 'симбол за ситна монета' ~ *ак сáке нéк сă раздéре нé му дáвум ни грош;* **зарúин** 1. 'покриен' (површно, на брзина) ~ *бúше идвáјм зарúјно, ус мáлце зéмна;* 2. 'скриен' (намерно) ~ *тáмука аф нéа има алтăни зạрúини;* 3. 'погребан' ~ *нáшта мóма дóлу, уф-Алéксуво еј-зарúјна;* **искáрин** 1. 'изваден од некаде' ~ *сăта вăлнуштúна ми бúше искáрна вóнка, нạ-рóса;* 2. 'завршен' ~ *кóлко рéда úмиш искáрно ?* (= колку реда имаш завршено, ископано); 3. 'искажен, претставен' ~ *искарено на бугарцки изиќ, тувашно збор на Вардариа*; **úгла** 1. 'направа за шиење, за плетење'; 2. 'украсен брош'; 3. 'инекција' ~ *кóлко úгли ти-удрúа;* **кóра** 1. 'кора (од дрво, од рана и сл.)'; 2. 'пита, баница' ~ *úмше кóра ус-рúби, сă-вúкше рúбник, áк éј ус-зéле – зéлник, ак еј ус-урúс – уризăрник;* 3. мн. 'јувки, кори од тесто, ги сушат на сонце' ~ *зúмно врéме на сабáлинта си-вáрăхме кóри* (наутро за појадок); 4. 'лист од тесто, се прави со сучење, од кори се прави баница, баклава и сл.'; **кăндúло** 1. вид чаша во која се става зејтин, со фитил што се запалува и свети – религиозен реквизит'; 2. 'мала подвижна ламбичка од ламарина, селаните ја користат ноќно време кога одат кај добиците'; 3. 'било каков извор на светлина' ~ *уд-нúгдин нéма да блăсне кăндúло;* **куршýм** 1. 'експлозивна направа, се полни со барут што при експлозија го исфрла зрното'; 2. 'метал олово, служи како замена за калај, пр. за лепење на метал' ~ *зăлипúл ус-куршýм, намéсто да тýре калáј, как што трибýве;* 3. фиг. 'нешто многу тешко' ~ *нé сă-дúге, куршýм-еј тéшко;* **пạртáли** мн. 1. 'крпи'; 2. 'искинати алишта'; 3. 'ствари' ~ *га испастриха и си износиха парталите таму;* **ред** 1. 'нешто поставено во ред' ~ *адúн рéд пипéрки* (пр. во нива, бавча); 2. 'менструација' ~ *ај га дéк лéже уфнăтре, гạ бóле курéмут, мóш рéдут ќи-ј-дóјде;* 3. 'формалност, обичај' ~ *дуједéа кулку за да искáрат рéдут;* **углидáло** 1. 'стакло затемнето од задната страна, служи за огледување'; 2. мн. **углидáла** 'очила'; 3. фиг. 'многу замрзнато' ~ *станá, излезé нáдвур, пýле, углидáлу беше;* **час** 1. 'момент' ~ *баш нạ-чáсо дујдé* (= во моментот кога требало); 2. 'време' ~ *и от мăра час сетни сиромахут стана и утиде пак на дома*; 3. прил. 'после, приквечер' ~ *час ќи-т-чéкум дóма* (зн. навечер); **шýма** 1. 'простор со дрвја, пошумен' ~ *уф-*

*шу́мта (уф урма́нут) сă-крија́ле куми́тте;* 2. 'дрво од даб'; 3. 'суви стебла од пченка'; 4. 'суви лисје'.

**б) глаголски зборoформи: бори́чка (се)** 1. 'се бори, се натпреварува' ~ *фати́ сос не́го да са бори́чка, тăкмо три дена и три но́ќа;* 2. 'пребарува' ~ *шо́ бори́чкиш там нис ти́а ше́јве*; **зака́ре** 1. 'однесе нешто (предмет) некаде' ~ *да и́дам на господа́ро ми, да му зака́рам тиа вереси́и...* ~ *сакајке от мајка му пари да му закара на даскалут;* 2. 'поведе (некого)' ~ *да зạка́риш и сестра́-ти ус-те́п...* ~ *закăра́·ме гуве́·та уд-Збира́·лто;* **запа́дне** 1. 'падне, навлезе некаде, на пониско место' ~ *западна́х уф-а́јн бата́к, идва́јм испадна́х;* 2. 'ослабне' ~ *не́каạ бо́л'ка гу-ја́де, но́го западна́ чуве́ко;* 3. фиг. 'осиромаши' ~ *фати́ да запа́днува, фати́ да прода́ва ни́ви;* **зи́ме** 1. 'прифаќа нешто со раце' ~ *зи́м-си уд-абу́лките;* 2. 'прими, добие' ~ *царјут как зе писмуто, гу пеа, са почуди и му вели на човекот;* 3. 'почне' ~ *кви́, кви́, зе́ла да ви́ка би́шката*; **излѐзе** 1. 'се движи кон надвор' ~ *излизе́ на во́нка (нạ ава́)* (покрај: *испадна́*); 2. 'се симне' ~ *а́ма то́ј, л'у излезе́ от ко́н'ут, заедно́ч зема́ диса́кот;* 3. 'се истовари (на брегот)' ~ *и сос не́колку дни излезе́ на она́ја ада́;* 4. 'отиде' ~ *се́тни господа́рут излезе́ на магази́ата;* **изва́де** 1. 'изнесе нешто (од некаде)' ~ *извади́ па́ри уд ụе́бо;* 2. 'заврши извесен степен на школување' ~ *детету кату пејал некои две месеци, извади га пăрвата книга и сака друга;* 3. 'излезе (или се појави) нешто на телото' ~ *де́тто ва́де зăпчета, бо́лничко-ј* (зн.: му никнат запчиња), ~ *кој ки јади ут смоквите ке да извади рогови;* ~ *та царјут и жената му и керка му беха извадили пу две рогови на глават*а; или: 'се појави болест на кожата' ~ *извади́л ба́ба ша́рка* (зн.: има сипаница); 4. 'направи, заврши нешто' ~ *во́ ура́чут извăди́л ăднă бра́здă;* 5. 'истовари' (на брег) ~ *си пазари́ сос гимиụи́ата да гу изва́ди на една ада́;* **клѐпа** 1. 'остри коса, секира (со чукање)'; 2. 'чука камбана' ~ *де́нут бе́ше пра́зник, по́пут си ути́де дă клѐпă ụа́рквă;* 3. 'клевети, кодоши' ~ *кумиши́·та го-ј клепна́л;* **нау́ме** 1. 'одлучи, реши' ~ *нăуми́х д-о́дум уф-до́дине* (= решив да одам кај постарата сестра); 2. 'се присетува' ~ *кога́ си наумја́вам, как ви́каше господа́рот ми, кога́ ја́зе гу би́ех сос ка́мини;* **отпу́ште (се)** 1. 'почне нешто да тече неконтролирано, неочекувано' ~ *сă-утпушти́ вре́јкăта, истиче́ мисиркáта...* ~ *сă-утпушти́ла че́шмата;* 2. 'се одврзе, се ослободи' ~ *не́кое, нау́чено на водени́цата, мага́ре, еди́н де́н ка́ се отпушти́ло от до́ма;* **пеј̣** (и: **пе́е**) 1. 'артикулира гласови во вид на мелодија, обично со текст' ~ *не́ма га́аре ко́ј пе́сна да пе́ј̣;* 2. 'чита' ~ *царјут как зема писмото гу пеа, са почуди и му вели на човекот;* 3. 'учи' ~ *детету кату пејал некои две месици, извади га пăрвата книга*; 4. 'советува, укорува' ~ *у́буво ќи-гу-пе́ат не́го до́ма, чим ќи-рạзбе́рат;* **раси́пе** 1. 'нешто изгуби од својот квалитет' ~ *ка́ зна́е пра́сту, оти вре́мту ки-сă-рăси́пе?;* 2. 'ослабне' ~ *но́го сă-рăсипа́ то́о чуве́к, али́с ко́жа и ко́ска сă-чини́;* 3. 'умре' ~ *езăк два́јсе гуди́шна мо́ма им сă-*

*răсипáла;* **4.** 'кога девојката насилно ја губи невиноста' ~ *бúли двýјца, гă-расипáли мóмта на Стóјна, сạкáла да се убúе*; **5.** 'се спобудали' ~ *уф-вујниклăко сă-рạсипáло дéтто, сáмо мóлче, нúшто не удгувóруве*; **сáке 1.** 'има желба за нешто' ~ *нé сáкум дóма плáк;* **2.** 'треба' ~ *нé сáке сáмо ти дạ знáјш;* **3.** 'може' ~ *јáзе аку не купýвах твóјта магазúа, сáкаши друг да га зéми;* **тéгле 1.** 'влече, тегне нешто' ~ *рабóта ки ти бúди – ки óреш и ки тéглиш кóла;* **2.** 'мери на кантар' ~ *не сăм гу тиглáл, нé знáм кóлко тéже;* **3.** 'страда, се мачи' ~ *а брé сúнку, зарди мéника тóлко што си теглúл... ~ и óна нóго истеглú ус тóо пúјăн мăш;* **тéпа 1.**'удира, нанесува повреди' ~ *да-гу-нạтéпиш тóо на Ангăвци;* **2.** 'работи' ~ *тăмăм бáбу, арнă рăбóта! – јáска виздидéн сăм типáл, пă сегă да сéднăм да ти мéсăм;* **3.** фиг. 'помине' (пат) ~ *тóлко пăт сăм типáл за акăл;* **фáте 1.** 'со рацете прибере нешто' ~ *фатú едúн човéк от гимúата, гу изјáди;* **2.** 'почне' ~ *кату чý такá женáта му фáти да плáчи;* **3.** 'ангажира, најми' ~ *станаа царските л'уди, фатиа тил'ал да вика по сичка околиа;* **4.** 'собира, може да се смести некаде' ~ *нé ми сă-фáштат тиа папýци;* **5.** фраз. ~ *му-фáште рăкта* 'зема нешто на кое нема право – краде'; ~ *ак тă-зạфáтум* (= не ме предизвикувај, ќе те изнатепам); **чúне 1.** 'прави' ~ *нé знáм шó да чúнум, шó дạ прáвум;* **2.** 'приготви' ~ *тогáс чинú н'áкој двјá товáра н'áшту... тогáс господáрот седнá зафчáс чинú тефтéрот;* **3.** 'стекне' ~ *и кату виде, ча от негу повредин зет чинил, заедноч гу чини цар;* **4.** 'помине' ~ *дýр да зéми хесáпите, тýка-тáмо, чинú тамо еднá годúна;* **5.** 'роди, даде плодови' ~ *смóквите расцветúа и чинúха мнóгу смóкви;* **6.** 'созрее' ~ *ки чáкам дур на дрýгата годúна да си чúнат смóквите;* **7.** 'стори' (покрај именка што означува време) ~ *кóлко гудúни сă-чинú дéтто?* (= колку години има); **8.** 'достигне до некој степен' ~ *сă-чинúло дéтто зă-женýвне* (= пораснало, стасало за женувачка).

## ЛЕКСИЧКИ ПЛАСТОВИ

**3.1. Архаизми..** – Веќе рековме дека долновардарските говори во многу нешто ја измениле својата структура (словенска) наоѓајќи се на допир со генеолошки различни, несловенски јазици. За иновациите условени од споменативе контакти ќе зборуваме подоцна, а сега ќе го проследиме немалиот број на лексички архаизми, иако ги има и во другите нивоа на јазикот, нпр. во фонетиката случаите со зачуван назализам, што претставува редок реликт не само за македонскиот, туку воопшто за јужнословенските јазици, да го споменеме уште специфичниот развој на "јат", на "ери", на "секундарниот ер" и сл.

Под **архаизми** подразбираме стари збороформи – "јазични фосили" , познати од старословенскиот јазик, исчезнати во другите македонски дијалекти, па според тоа отсутни и од нормативниот исказ, некои дури не се среќаваат ниту во соседните јужнословенски јазици, но затоа пак сѐуште постојат во словенските јазици на север од Македонија. Односниве контрастивни истражувања (на ниво на лексички паралели меѓу примери од југоисточните македонски говори и соодветните во северните словенски јазици) како тематика се покажа погодна не само за ареални, етнолингвистички согледувања, туку и за етимолошки паралели. Очигледен заклучок е дека периферната позиција на југоисточните македонски говори, условила присуство на архаични корени, репрезентанти на постари еволутивни фази од развитокот на јазикот.

**3.2.** Во прашање се посебности, коишто го загубиле својот лингвогеографски континуитет, т.е. станува збор за лексички единици со прекинати изоглоси меѓу словенскиот север и македонските говори од крајниот југоисток. За сложеноста на задачата – претставување на споменатиот застарен, архаичен слој на лексеми, можеби најуверливо зборува аргументот дека односниов фонд е селектиран од целокупната собрана граѓа за речникот, не само од томот што го претставуваме, а таа граѓа е ексцерпирана, како што рековме, од народни умотворби, од биографски кажувања, од етнографска, црковна и друга слична литература, пишувана на дијалектен јазик, се разбира и од материјали од лични дијалектолошки истражувања. Исто така беше истакнато дека врз односнава проблематика се работи скоро четвртина век, што беше условено од повеќе причини, во овој случај да ја споменеме сложеноста во претставувањето на фонетскиот лик на зборoформите, а ќе илустрираме со буквата **а,** којашто се јавува во 6-7 ликови, па оттаму не е ни чудно дека самото внесување во компјутер веќе трае 3-4 години.

Да повториме, на показ ќе бидат оние стари словенски корени, коишто упатуваат на прасловенскиот период, па според тоа нај-

директно го потврдуваат единството на лексичката база на словенските јазици, вклучувајќи ги и оние (јазици, односно дијалекти) што носат потврдено обележје на балканската лингвистичка алијанса, какви што се несомнено долноvardарските говори. Сп.:

**гвозд** 'клинец, шајка'. Спомнатава лексема се среќава во серско-драмската група говори. Во РМЈ зборов не е регистриран, но затоа освен во подалечните словенски јазици (сп. чеш. *hvozděj,* слов. *hvozd,* пол. hwóźdź, рус. *гвоздь),* го среќаваме и во соседните, сп. срп. *гвозд,* буг. *гвоздеј.* Зборoформата ***гвоздь,*** освен со споменатово се јавува и со значење 'пошумена планинска месност'; сп. чеш. *hvozd* 'шума в планина' (VM,ESJČ,192); со односново значење се јавува и во српскиот (и хрватскиот), но со ознака "застарено".

**деси (се)** 'се случи'; во старословенскиот јазик: 'погоди, најде'. Овој глагол го нотиравме во работата за кукушкиот говор: *сă-дисú сă-утипá адно́ уфчáрче* (= се случи, погина едно овчарче) [ПК,II,11]. Најновите истражувања нé упатуваат дека оваа лексема од Долновардарско се шири на североисток кон Малешевијата (ја констатиравме и во градскиот беровски говор). Од другите словенски јазици се среќава само во српскиот (и хрватскиот) каде што се јавува со повеќе значења: **1.** 'се случи'; **2.** 'се најде, се сретна со некого'. "Глаголот е, основно, јужнословенска креација. Од другите словенски јазици се среќава само во стчеш. *podesiti, udesiti*; во рускиот се наоѓа само во руско-црковнословенски текстови" (PS,ERHSJ, I, 395).

**знoj** 'пот'; во стсл. *знои* 'жештина'. Лексемата во македонскиот стандарден јазик не се употребува (во РМЈ е даден како дијалектизам); егзистира во серско-драмската регија со вторичното значење 'пот', а првичното 'жештина' сé уште се среќава во другите јазици, пр. во рус. *зной* (О,СРЯ,228), чеш., слов. *znoj* освен 'жештина' значи и 'пот', во пол. *znój* 'горештина'. Во српскиот јазик, како и во југоисточните македонски говори значи 'пот', во слов. ги има и двете значења 'жештина' и 'пот', во бугарскиот исто така ги среќаваме и двете значења, со тоа што првото во литературниот исказ, а второто во дијалектната реч (А,БТР, 238).

Споменатиов назив е "родствен со рус. диј. *знеть, знею* 'тлее', исто така и во чеш. znét′ значи 'тлее', може да се допушти врска и со глаголот *гние"* (ВГ,БЕР, 650).

**икра** "општословенски и прасловенски назив со збирно значење за 'јајца од риба'; синоним: кавијар" (PS,ERHSJ,I,713), срп. и хрв. *ikra,* рус. *икра,* чеш. *jíkra,* пол. *ikra* (ВГ,БЕР,I,63).

При дијалектните истражувања во Долновардарско односнава лексема ја нотиравме со значење 'дебелото месо на задниот дел од

ногата, под клечката'. За тоа пишувавме скоро пред 3 децении[9]. Нејзините ареали се поштироки, се среќава во Гевгелиско, Воденско, Кукушко, Кајларско; на запад е констатирана во преспанскиот говор.

На истово прашање подоцна се навраќа Ј. Русек, тој запишал: "*икра* (= 'прасе' на нога) претставува особеност на македонскиот јазик. Тој назив не е познат во другите јужнословенски јазици. Од друга страна споменатава збороформа е својствена на некои северни словенски јазици: руски, словачки, полски (дијалектно). Дека значењето на *икра* 'дебелото месо под клечката...' е вторично, во овој случај е несомнено. Преносното значење се добило врз основа на сличноста меѓу *икра* (= меур од јајца од риба) со формата на тој дел од ногата. Изразите за означување на *икра* (од риба) и 'задниот дел од ногата под клечката' се идентични во повеќе јазици, на пр. во финскиот"[10].

**клика** (во стсл. значи: 'вика, креска'); сп. **кличь** 'вик, кресок'. Од истиов корен во југоисточните македонски говори, поточно во Драмско се констатирани следниве збороформи: **кликáло** 'место од каде што вика (клика) оџата – минаре на џамија'; **кликáч** 'селски гласноговорник, тој што соопштува вести, телал'; **кликаштéм** 'викајќи, со кресок'... срп. *клицати,* слов. *klíkniti, klícati,* рус. *кликать,* стчеш. *klíčetí* (топ. *žabo kliky*), пол. klikowisko 'растојание до кое се слуша удар од секира на дрво'; ономатопеја (ВГ, БЕР,II,499).

Во бугарскиот се јавува со повеќе значења: **1.** 'вика, креска', **2.** 'повикува да дојде', **3.** 'поканува и сл.'; во рускиот исто така: **1.** 'гласно повикува некого'; **2.** 'именува' (*Его кличут Иваном)*; **3.** '(птица) пушта силен глас' (пр. *Лебеди кличут*) (О,СРЯ, 27).

**кокорав.** – Во стсл. јазик значел 'кадрав'. Со исто значење, со редукција на *о* > *у* (појава, како шо ќе видиме многу карактеристична за југоисточните говори), лексемата *кукурáф* ја регистриравме кај преселници од с. Амбар Ќој (се наоѓа на половина пат меѓу Солун и Кукуш): ~ *кó·ста мо-ј кукурýзи, кукурýзи* (= косата му е кадрица до кадрица); во населбата Гуменџа запишавме: **кукурýска** 'кадрица'.

Во македонскиот стандард не се употребува, исто и во бугарскиот (го има само во дијалектите: *кокоринка* 'кадрица', *кокоринчес* 'кадрав'), но на север, во српскиот (и хрватскиот) јазик употребата на односнава збороформа е обична, сп. **кокорав** "коврџав, кудрав": *ретко се може видети и човек "кокораве" (кудраве) косе* (РСХКНЈ,IX,748). Во хрватските (кајкавски) говори има забележано: *кукурјав, кукурјаст* 'кадрав', во словенечкиот *kokora* 'кичер кадрава

[9]К. Пеев, *Белешки за лексиката и фразеологијата од Струмичко,* "Македонски јазик' XXI, Скопје, 1968, s. 217.

[10] J. Rusek, *Nazwy łydki w dialektach macedońskich,* "Македонски јазик" XL-LIX, Скопје, 1989, с. 488.

коса'. "Веројатно кон ова (стсл. **кокоравъ**) би требало да ги приклучиме и рус. *кокора, кокоръ, кокорыга* 'криво дрво', пол. *kokora* 'криво дрво' ... со редување на корeновиот вокал: буг. диј. *чекор* 'остаток од отсечена гранка', чеш. *čečeřiti* 'прави нешто да биде кадраво' (ВГ,БЕР,II,538).

**котара́к** 'домашна мачка, Felis domestica' (формата ја забележивме кај преселници од Кукушко, со значење 'мачор'); во Солунско: **котара́на** 'мачка', **ко́тур** 'мачор'; во Серско: **ди́ви ко́тки** bot. *Tritolium arkense* (ВГ,БЕР,II,670).

Во македонскиот стандард не се употребува, но затоа освен во подалечните словенски јазици (рус. *кот,* диј. *котка,* чеш. диј., слов. диј. *kot*); се јавува и во соседните јужнословенски: сп. буг. *кот, котка, котак, котарак* (А,БТР,343), во српскиот се јавува само во стари текстови (PS, ERHSJ,II,170).

**прав** 'десен'. – Првичното значење на оваа придавка (= десен), што претставува реткост во јужнословенските јазици е регистрирано во фолклорните материјали од југоисточните македонски говори забележани од Ст. Верковиќ. Поради тоа што има ограничени ареали, односно поради неупатеност дијалектологот од Софија Ј. Иванов во својата монографија за серско-драмските говори меѓу другото, во уводниот дел, задржувајќи се на присуството на овој аргумент во материјалите од Верковиќ го истакнува следново: "Одамна е констатирана една основна слабост во работата на Верковиќ како собирач и издавач на фолклорни материјали: неточности при пренесувањето на јазичните особености на песните. Кога ја започнал фолклористичката дејност меѓу претставниците на бугарската јазична средина, тој не го познавал бугарскиот јазик и не можел точно да ги пренесе гласовите и формите на серскиот говор, од каде што предимно потекнуваат песните. Се чувствува силно влијание од западните говори, а многубројните лексички србизми се очигледни (сп. *измиемо, издоимо, права* наместо 'десна', *узми поовамо, вамо, редома* и мн. др.)"[11].

Споменатиот бугарски дијалектолог испуштил од предвид повеќе (дотогаш) објавени дијалектолошки работи во кои е докажано обратното, а имено дека во југоисточните македонски говори има пунктови во кои **прав** се јавува со значење 'десен', впрочем како и во северните словенски јазици, пр. пол. *prawy*, исто така и во чешки, односно во руски *правый*. Како куриозитет да истакнеме дека неговиот двојник по име и презиме, проф. Ј. Иванов, уште во дваесеттите години од нашиов век во познатото париско списание "Revue des études slaves" запишал: "придавката **прав** во селата Зарова и Висока се употребува наместо 'десен', како и во рускиот, додека

---

[11] Й. Иванов, *Български преселнически говори,* София, 1977, с. 22.

зборот **десен** (*dexter*) познат во сите бугарски дијалекти овде не се употребува, а во Сухо е познат **десен** (*dexter*) и **прав** (*directus*)"[12].

Слични податоци ни дава и акад. Н. Толстој (за присуството на **прав** 'десен' во Солунско)[13], во статија објавена 1965, а тоа значи пред да се појави книгата на Иванов.

Иако Ј. Иванов не го наведува контекстот за својот пример **прав** 'десен', сепак, бидејќи кажува дека е од песна од Серско (од Зборникот објавен во Белград 1865), тогаш индиректно заклучуваме дека се работи за стиховите: *Права ръка на момчина / лева ръка на невести*[14]. Ќе додадеме дека освен во песните **прав** 'десен' го сретнавме и во прозните текстови на Верковиќ, пр. во Зборникот објавен во Прага: ~ *онаја риба, што имаше чобано на куремот, у стредја припливеше, а другате два риби – едната од* **правата** *страна и другата од левата*[15]

Можеби поважен е аргументот дека **прав** се јавува (со споменатово значење 'десен') и во други зборници (а не само кај Верковиќ), пр. во познатиот Зборник на Шапкарев: *С лева ръка вино зеде / со* **правата** *сабја държе* (во песна од Кукуш)[16]. Во дијалектниот "Речник" од Солунско (од селата Сухо и Висока), што го издал М. Малецки за збороформата **прав** среќаваме две значења: **1.** 'десен', **2.** 'прав', сп. ***на пра́ву*** 'на десно', ***ста́на прав*** 'се исправи, стана'. Во зборникот "Текстови" од истава регија (и од истиот автор) ги забележивме следниве примери: ~ *ја разго́л'ува, гле́нда на* ***пра́вата би́ска*** *три ко́сим'а зла́т'ана;* освен како придавка се јавува и како прилог **на пра́ву** ~ *прифта́са пръвно на мурабе́ту тој, фа́ти да ко́ли на л'а́ву,* ***на пра́ву,*** *та му съ наби́ рънка́та*[17].

Проф. Н. Толстој укажува дека кај Јужните Словени постојат три мали "острови" по периферијата на балканската словенска заедница во кои се чува значењето 'десен' за зборот **прав.** Средишно место меѓу нив заземаат македонските говори во Солунско. Притоа тој се повикува на веќе споменатата белешка од Ј. Иванов (објавена во Париз) во која нагласува дека во селата Зарова и Висока се чува односново архаично значење.

**сетки.** – Овој дијалектен службен збор (прилог) со значење 'веројатно, сигурно' го забележивме при анкетите од Кукушко ~ *ка́к*

---

[12] Цитирано според: Н. И. Толстой, Из географии славянских слов, Общеславянский лингвисти;еский атлас, Москва 1965.

[13] Види фуснота 11

[14] Сп. Бл. Конески, Јазикот на македонската народна поезија, Скопје, 1971, с. 56.

[15] P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových.* V Praze, 1932, c. 169.

[16] К. Шапкарев, *Сборник от български народни умотворения,* дел 1, София 1891, с. 339. Сп. Бл. Конески, *Јазикот на македонската народна поезија,* Скопје 1971, с. 56.

[17] M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem), I, Teksty,* Kraków 1934, c. 72.

*дé-j, сéтки дувéчăр ќи-дóјдат* (= довечер сигурно ќе дојдат). Секако е неспорна паралелата со руското *все-таки* (со исто значење), освен тоа се среќава и во соседниот бугарски дијалектен јазик: *сéтъки не сѣ ýбаи такúвъ. ми ти рáбути*[18].

**трати**. – Овој глагол (стсл. **тратити** = 'губи') во југоисточните говори го констатиравме само во изразот: ~ *си трáче врéмто* (= безделничи, си го губи времето). Односниов израз го запишавме при анкетирањето на преселници (бегалци) од Кукушко. Во македонскиот јазичен стандард со односново значење не се употребува (сп. во РМЈ,III,394: **трати** 1. 'тресне', 2. 'остави'), во бугарскиот исто така (во А,БТР не е регистриран), но на север, во српскиот среќаваме *тратити* 'губи', во словенечкиот *tratiti* 'безразборно троши', исто така и во подалечните северни (источни и западни) јазици, сп. рус. *тратить* 'губи, казни', чеш. *tratiti*, слов. *tratit'*, пол. *tracić*.

**тупор** (од *топор* – со редукција на неакцентираното *о* > *у*). – Овој назив го има констатирано во југоисточните македонски говори М. Малецки, од истиот корен, и од истава регија: **тупуришти** 'рачка на секира (или мотика и сл.)'. "Називот е општословенски, се претпоставува дека е позајмен со посредство на турско-татарскиот од староиранското *tapara (VM,ESJČS, 647). Слично се изразил и Н. Толстој "*Топор* е прасловенски збор, веројатно позајмен од иранскиот јазик. Со своето првично значење во јужнословенскиот дијалектен континиум зафаќа латерална "бочна" позиција, наспрема централната и широката позиција (регија) што ја зафаќа зборот *секира*. Зборот *топор (topor)* е познат во словенечките и во бугарските дијалекти, исто онака како што е познат во источните и во западните словенски јазици. Инаку *топор / секира* се во ист лингвогеографски сооднос како и лексемите *огън – ватра, дъжд – киша, пот – зној*"[19].

Кај Фасмер среќаваме поинакво објаснување (за лексемата *топор*): "не е исклучена можноста дека се работи за прсл. образување, поврзано со редување на вокалите од стл. *тети* 'тепа, бие' (Ф,ЭСРЯ,IV,79).

Во македонскиот стандард не се употребува:

**удаја, удав'**. – Односниов прилог М. Малецки го посочува во работата за говорите во Солунско со значење 'пред малку, неодамна' (дем. **удајич'ка**). Со исто значење во анкетите од Кукушко (областа Карадаг) и Дојранско запишавме: **удева**: ~ *нé знáм дéк сă-ступú удéва бúше тýка* (= не знам каде замина, пред малку беше овде).

---

[18] Н. Толстой, *Несколько болгарско-русских лексических соодветствий* Dialektologia slavica, Сборник к 85 -лети С. Б. Бернштейна, Москва 1995.

[19] В. фуснота 17, с. 37.

Во македонскиот стандард не се употребува, сп. во РМЈ (III,247) **удава се** 'успева', но од др. страна, во рускиот срекаваме *давеча* 'неодамна', *давешний. случай.* (= неодамнешен настан) (О, СРЯ,145).

Во врска со придавката *"(о)дамен"* (= одамнешен) – од истиов корен, срекаваме: "изведенката на -ьнъ е општословенска од праcловенскиот период од коренот **dav-* што се наоѓа во стцсл. во прилогот *давѣ* 'некогаш', зачуван во слов. davi... Тој прилог е заправо локатив од именката **dava* 'минато', која што не е зачувана никаде, а од неа е образувана придавката на *-ьн*" (PSERHSJ,I, 384).

**штáа, читáа**. – Овој глагол го регистриравме поодамна при анкетирање на бегалци од Долновардарско со значење: 'мисли, верува, претпоставува': ~ *ти си штáјше от ни́й не сме л'ýде* (= ти мислеше, т.е. се однесуваше како ние да не сме луѓе); ~ *си-штáјше от ќ-о· устáвум такá áс нéгу* (= си замислуваше дека нема да му вратам, деке нема да го казнам). Истиов глагол го имаме забележано и во селата во подножјето на Огражден, во говорите што се преодни меѓу струмичкиот и малешевските говори (Смоларе, Нивичино): *читáе ми се* 'ми се чини'. Се срекава и на исток и на запад; сп. рус. *читать,* пол. *czytać* **1.**'чита', **2.** 'брои, смета', **3.** 'уважува'.

Во македонскиот нормативен речник глаголот *чита* го нема односново значење, обратно во рускиот срекаваме: ~ *Считаю, что ты направ* (= мислам, верувам дека не си во право), или: *Не считаю (кого)* (= не го земам под внимание) (О,СРЯ,733); слично и во бугарскиот: *Не считам това за обида* (= не го земам тоа за навреда) (А,БТР,884).

## ТУЃИ ЗБОРОВИ

4.1. **Грцизми.** – Веќе истакнавме дека долновардарските говори зафаќаат периферен, истурен дел од словенскиот свет (односно македонскиот) кон византиската (грчка) сфера. Исто така беше истакнато дека долгогодишниот (или повеќевековен) контакт резултира со билингвизам (односно трилингвизам) кој што условил посуптилни промени во структурата на односниве македонски дијалекти. Дел од споменативе граматички иновации (пр. натамошно упростување на падежните односи кај заменките, нивелирање на родовите опозиции и сл.) ќе бидат претставени дополнително, а сега ќе се задржиме на грчкото влијание врз лексиката на македонските говори од оваа регија, вклучувајќи ги и случаите со калкирање на неполнозначни зборови (според грчки образец). За интензитетот на ова влијание, освен блиското соседство, голем број на населби (особено градски) во кои бил присутен грчкиот елемент којшто се наложувал со авторитет на стара култура, несомнено дека и заедничката религија – христијанството придонела тоа влијание да биде поизразито, односно бројот на позајмените грцизми да биде поголем.

Грчките лексички елементи во македонските народни говори скоро пред половина век ги разгледува А. Таховски, а во поново време на тоа прашање (нашироко) се навраќа М. Аргировски[20]. Уште во првиот преглед бројот на грцизмите е релативно висок (изнесува околу 800) и што е особено важно не мал број од позајмените единици имаат широка употреба во повеќе македонски говори. Прегледот на позајмени единици – грцизми, вклучени во дијалектниот вокабулар на долновардарските говори ќе го претставиме со оние што се специфични за односнава регија, т.е. регионално маркирани, т.е. диференцијални во однос на општопознатите; се служиме главно со Речникот кон Зборникот на Верковиќ. Сп.: **акạле́са** (и: **кạле́са**) 'покани, повика', **акạлеса́рница** (и: **кạлеса́рница**) 'украсен сад, го носат кога одат да канат, пр. за свадба', **ани́пшица** 'ќерка од брат или сестра, внука', **ạнда́р** 'вооружен полицаец', **арги́са** 'дојде доцна, задоцни', **ạрмато́са** 'вооружува', **а́рмас** 'свршувачка', **ạрма́сник** 'свршеник', **ạрмасуване** (и: **ạрмạсува́чка**) 'свршување', **ạртири́сува** 'дава повеќе, наддава', **афуре́са** 'прогонува, отстранува од црква', **афọре́змо** 'прогонување, отстранување', **ви́гла** 'направа за гледање на далеку, далекуглед', **вр̆акузу́н** 'врвка, гаќник', **диса́к** 'вид торба од два дела, што се префлаат, пр. на двете страни на грбот на коњ', **дукима́се** 'забележи нешто, провери', **з̆али́син** 'занесен од возбуда', **згорафи́са** (и: **зографи́са**) 'нацрта (пр. икона)',

---

[20] М. Аргировски, *Грцизмите во македонскиот јазик,* Скопје, 1998.

*спуди боже и свити Ѓорге, на душмајне на врат им стани, басрет им фати* (= ... не дозволувај на непријателите да им се исполнат желбите) – молба кон Бога [ТГ,10]; ~ *на душмајне бастрет да фатиш, рăци да им са исушат, нози да им са фатат* – клетва [ТГ,18]; сп. уште: ~ *басрéтут ми сă-фатú* (= не успеав, бидејќи не постапив како што треба) [ПК(Г)].

**бастарáк** m 'стебло на пченка'; сп. **казáлка** [MS,s,7].

**бạстúсе** 'нападне изненадно' ~ *истум ас дă-си-лéгнум, а óни мă-бастисáа нă-пóлнóш* [ПК (Г)].

**бастýн'** m 'специјален стап за потпирање на човек што тешко се движи, со извиткан (и украсен) горен крај' [MS,s,7].

**бáт** (< батко) m **1.** 'постар брат' ~ *бáт-му гу-питáл: гувéăта кáк ки-ј-дéл'ăме* [ПД,161]; **2.** vok. 'обраќање кон постар брат' ~ *бáт Ѝко* [КЕ,243].

**батакчúа** m 'тој што не сака да го врати тоа што го позајмил, ниту пак да го плати тоа што го зел (купил), нечесен човек – должник' ~ *тóа шо нé флéва уд врáта уф-мáндрата óфцка, тукý си качýа пу пардúити, тóа арамúа и батакчúа* [MV, K,329]; и: **бăтăкчúạ** (односно **бạтạкчúа**) ~ *зúме, нé вăрнýве;* сп. *ним сă-бóј, óн нé-ị бăтăкчúạ, шó-ќ-ти-зéме – вăрúне* [ПК,II,28]; [СК,320]; ~ *и тéјку-му бúше тạкóф бạтạкчúа* (= и татко му беше нечесен) [ПК(Г)].

**батакчилáк** m 'нечесна постапка' ~ *фатúл батакчилáци да прáве* [BV,25].

**батáл** **1.** m 'ѕвонец за прч'; **2.** adj 'премногу голем, несмасен' ~ *батáл кóн', батáл кăш'та* [MS,s,7].

**батáн** m 'работилница за валање клашни, користи водена енергија – тупавица' [СК, 319]; сп. **Батáјне** pl , top. 'име на место во с. Којнцко, Гевгелиско на кое некогаш имало работилници за преработка (валање) на клашни' [ПГ(К)].

**батúса** pf **1.** 'заглиби, пропадне' ~ *кóн'у потăна, батúса до корéмо, не мóжи да излéзи* [V,PM,143]; ~ *кутúјката фатú да извáжда сóл, си напулнú корáбјут, утенцá, батúса нá морéту, аф водáта си одавúха фрéт сóс корабáриту на еднó* [V,PM,150]; ~ *еден ден една кола на един сиромах батиса на Галик* [МС(В),85]; **2.** 'се удави, погине' [V,PM,526].

**батúсува** impf 'пропаѓа' ~ *батúсува у калó* [MS,s,,7].

**батúца*** m 'брат на мајка, тетин' (**батúцуфцéту** – pl.) [MS,s,7].

**бáтă** m 'постар брат' ~ *а-пă бáтă-му викáл: "а, ним бă брáто, дóбруто сé-ј дóбро, злóто се-ј злó"* [ПД,165]; ~ *мăлéчко: викáл нă-бáтуфците, нă-брáтто* [ПД,158].

**бáф** m 'вид диво животно'(?) [КЕ, 264].

**бахта*** impf 'кара, напаѓа' ~ *заваранúцăтă ненавиждала, бахтала и ја праштала да паса оловето* [V,PM,286]; ~ *сјаки ден ја бахтала и боеднач ни хи давала слатак л'аб да јаде* [V,PM,122].

**бахч'á** f 'градина' (за зеленчук и цвеќиња, односно овошје) ~ *гле́да на мур'е́ту н'е́тр'ą ина́ кăш'та гул'áма сăс двóр н'е́тр'ą, сăс бахч'á, сăс ш'и́ч'куту хýваву* [MS,t,21]; ~ *и цáр'у гу пýсна на бахч'áта да рáбути пукрáј бахч'ивацџ'и́јата* [MS,t,,33]; ~ *пред сарајu, мале ма / хаман аман! / бахча јуградена* [ТГ,101]; сп. **бăхчá** 'градина' (зеленчукова или овошна)' [СК,320]; и **бáфча** [BV,22].

**бахчá-ѓузе́л** f, bot (Delphinium consolida) 'растение што служи како ограда' [BV,22].

**бахче** n, dem. од **бахча** ~ *та на сред поле – то станало едно бахче много гиздаво* [V,PM, 265].

**бахч'иванџ'и́ја** (и: **бахчеванџи́а**) m (voc. **бахч'и́ванџ'и́**) **1.** 'сопственик на градина' ~ *вели́ нá бахчеванџи́ата: "а бре́, барли́в чове́к, онова́ де́те за това́ сми харчи́ли тóлко пари́, та ти́нака сега́ сáкаш да гу кладе́ш да ти óри и да ти копáј?"* [V,PM,150]; **2.** 'тој што работи во градина, градинар' ~ *цáрувáта мóма му нави́кува на бахч'и́ванџ'и́јата: "бахч'и́ванџ'и́, бахч'и́ванџ'и́, ш'тó му џи́каш' на д'ăт'ąту!"* [MSt,33]; ~ *тáа па трачи́ла шо би́ло бахчиванџи́ата* [MV,K,336]; [BS,25]; во Вод: **башчаванџи́а** [B].

**бахчиш** m 'тоа што се дава во знак на благодарност, дар' ~ *и утфори́ле стóката, му дунсе́ле на не́гу дáр (бахчиш).* Заб.: препишувачот (преведувачот на Кулакиското евангелие) словенскиот збор *дáр* го објаснува (во заграда) со турц. *бахчиш*, што зборува за присутноста на турскиот јазик во говорите во Солунско [MV,K, 306]; ~ *ве́ли нá де́тету: "а бре́ чéдо, зе́ми товá пиáто сóс смóквите, да гу закáраш на господáро бахчи́ш!"* [V, PM,150].

**бáци*** pf 'со усните допре до предмет што го сака, почитува – бакне' ~ *заеднóч са познáха, са пригăрнáха, са бацáха, са чини́ голе́м рáдус меѓу ни́хка* [V,PM,110]; ~ *и вел'ајки тија лафа, сă грабнеха, сă бацаха, сă миловиха, сă гушнаха* [МС(В),94].

**бацува** impf 'искажува почит, љубов со тоа што своите усни ги допира до образот, усните, раката на лицето кон кое се обраќа' (почитот може да се однесува и кон предмет) ~ *ети тăрчаха солунските граѓани да го пречекат, кој нога му бацува, кој рăка, кој полта* [МС(В),98]; ~ *сă разгăрди и му кажа нишаните; напкун а свăли полека, полека, си га бацува, си га помажи с рăка* [МС(В),98].

**бач** m 'мајстор што работи на бачило и го преработува млекото' [ПГ(К)].

**баче** m **1.**'постар брат' *и́де дóма, пá гу-пи́те тáтку-му и бáч-му, бáчăвцте* [ПК,II,271] (во синтагми со кратка заменска форма формата *баче* > *бач*); ~ *лудио син разјадисан на мајка тăрче да каже и да вике на баче му за да виде и тоа зашчо не преде мајка им* [ШК,V,419]; ~ *а баче му, му речел: "а бре лудо, тоа не е мајкинио прешлин, ами е вуденичарски камин'* [ШК, V,42]; **2.** 'обраќање кон постар брат, односно братучед – vok.' [ПК,II,244]; ~ *прости,*

*баче, ако ти нешто згреших, зарди лебут и солта што сме заедно и јаделе* [ТГ,294]; [ИГ, 123]; ~ *един пăт помалкио му речел на поголемио: "баче! ајде ова ден ти оди на нивата, а езе да останум ф кăшчи и да измиум главата на мајка"* [ШК,V, 419].

**бачило** n 'место в поле (или планина), каде што летно време прават *чардак* (за да *пладнуват* овците), тука ги молзат овците и го потсируваат млекото; и се разбира дека живеат и овчарите' [ТГ,374]; ~ *по тăрлото и по бачилото са чиних 10 години дете* [МС(В),70].

**Бáчово тăрло** n, top. 'планинско место во с. Којнцко, Гевгелиско во кое семејството Бачовци некогаш имале трло' [ПГ(К)].

**баџа** (и: **бăџá**) f **1.** 'оџак' ~ *мó-ј нăд бааре́то, дéка óде кăдéю, ймме; уџáк* (= огниште), *бааре́ и бăџá* [ПД,119]; ~ *нă нáшта баџá úма грăздéло ут пиликáн* [СК,320]; **2.** 'отвор на покривот за излегување на димот' ~ *óди, ричéл, нă-бăџáта, глéди* [ПД,161]; ~ *óтвур нă-ќирмúјте уд дéк испáѓе кăдéю* [ПК,II,23]; ~ *и са качих, мале, дури горе / ... на куќата, мале, чак ду баџа* [ТГ,367].

**бăџáк** (и: **баџак**) m 'парче кожа од што туку одрано животно' – се става на удрено место, помодрено, или на место што е опфатено од болеста *мицина* [ТГ,236]; ~ *кóжа уд-óфџа, а-турýват нă-ýдрăнто мéсто шó тé-ј, óна ќа-извлéче крăфта, нă-ýдринто мéсто ќи-устáне чивúт цăрно* [ПК,II,29].

**баџанáк*** m 'мажите што водат, односно се оженети за две сестри, меѓу себе се **баџанáџи** [ДС(Ч)].

**баџýлник** m 'горниот надворешен дел од оџакот' (сп. **бăџáни́к** – со исто значење) [КЕ,270].

**баш** (и: **бáш'** || **прăвна** – m, f) adj, indecl. **1.** 'прв, најспособен' ~ *ами тој владиката беше баш Бугарин* [МС(В),92]; ~ *éн бáш бúше уф сéлту* (најважен беше во селото) [ПК(Г)]; ~ *тóс-и бáш' пеливáнин* (= тој е најдобар борач) ... *тóс-и нáј-бáш'у кабадајúја у с'éлуту* (= тој е најхрабриот во селото) [MS,s, 7]; според Малецки лексемата *кабадајија* зн. 'храбар', но може да значи и 'дрзок'; **2.** 'вистински' ~ *дирвúшинот ги учú хáрно близ нáчинтата: д'áтето сá и чинúло бáш џинџúа* (= чаробник) [V,PM, 141]; [V,PM,142]; ~ *óн бéши бáш јумрукчúа, да бéши зингúн* [MV,K,280].

**бáш** adv 'токму' ~ *твá бидé нă-Бугрóјџа бáш, нă двáјс-óсми áвгуст* [ПК,II,220]; ~ *и уф кулиби си е закачил баш таја пушка сус која е утипал 99 души* [ТГ,147]; ~ *как идахме на Солун, баш на Араплија имаше едно тăрло от галичани, и там имаше братјата на владиката* [МС(В), 92].

**баш'áк** m 'клас' [MS,s,7]; Малецки го дава само споменатово толкување 'клас', но според нашите сознанија треба да се допрецизира: 'клас од пченка', бидејќи клас од пченица или од 'рж не се вика **баш'áк**.

**бáшалтúа** (m) pl 'натпреварувачи - борци, коишто успеале да достигнат до последната етапа од натпреварот' [CK,319].

**башибозýк** m 'доброволец' (?) [BV,23]; обично: 'нерегуларна (недисциплинирана) војска'.

**башка-мурлија** 'различен, специфичен' [ME(P),169].

**башка** 1. adv 'одделно' ~ 'децата во поголемите семејства јадат *башка*' [TГ,288]; ~ *фата детто, отдели дибелто месо башка, цăрвенто башка, коските башка* [V,PM. 294]; [MS, s,7]; ~ *сăдăве – ут прăс шо сă – бил'уре, уд чúнго – башка и пијáта* (од порцелан) [ИГ,120]; 2. 'освен' ~ *ни вúд'увáш'а... дрýк будúн от-змúа башкá* [BC(Д), 80]; 3. adj 'друг, одделен' ~ *ама нéли кăжáме дéка сéкуја кýќа си има бăшкá адéт, а кáмоли сéло или град* [УЕ,23]; ~ *мóмчито и нивéстта ќ-óдăт на бăшкá удáјка, а дрýзите кóј кăде му-ј-упридилéно мéстто тáм ки-си-лéгни* [УЕ,23].

**баш'ладúса*** pf 1. 'прости' ~ *му вилú: "хáди, хáди, баш'ладúсај му гу кабáт'у, ниш'тáм ни да ми гу звáди, ни да му гу звáја!"* [MS,t,57]; ~ *оди да му речиш на Цара Сулимана / нека ми гу башладиса мојото кабаат* [ME(B),259]; 2. 'подари' ~ *ми закара аф магазúата, дéка úмат имáниту; сáкаши да ми дадé злáту и срéбро, за да му башладúсам живóт* [V,PM.22].

**баш'ладúсува*** impf 'простува' [MS,s,7]; и: **бăшлăдúсуве** 'остава, отстапува, подарува' [ПК,II,29].

**башлама** f 'подарок' ~ *царут риче на зет мо: "ут сеа нататки башлама на тебе царсфото, ти да царувиш!"* [V,PM,296].

**баш'лăк** m 'дел од ралото' ~ *башлăк у урáлу* [MS,s,7].

**бăшкăлăк** m 1. 'место одделено, наменето за некоја потреба' ~ *úч нéмме бăшкăлăк дóма зă-тăквú рăбóти;* 2. adv 'одделно' ~ *бăшкăлăк живéат, сă-уддилúли адúн уд-адúн* [ПК,II,29].

**баш-ракиа** f 'многу лута ракија, првак' ~ *на цар'ут да му кажиш, да ти даде четиријси товари баш-ракиа и четириjси балтаџии* [V,PM.42].

**башта** adj, f 'прва по важност (односно по умеење)' ~ *нема никуј који да му носе / који да му носе нешто пунуда / се удбрала мома уд сред-село / мома уд сред-село баш-та ми тирзијка* [TГ,158].

**баштá** m 'родител, татко' ~ *е бре Мúтре, сирáк Мúтре, туку с-мáјка, дá без баштá* [ШК,I,9-11]; ~ *от н'áколко годúни, катó нараснáло дéтето, испúтало мáјка сú за да úде при баштá си* [V, PM,256]; и: **башча** ~ *стáрио зимýве пăрúте, а дéтто мувéле нă-бăшчá-му* [ПД,144]... *гу-видéх бăшчá-ти* [ПД,117].

**бáшта** f 'градина, овоштарник' ~ *пу-нéкуј бáшти úмше тáм низ-нúвите, низ-тúă мéста* [ПК,II,216]; во истата регија и: **бáшча** ~ *и тáм ф-аднá бáшча нăвăрзáа мулúнта, úмше сéно, бугáрско* [ПК,II, 223]; ~ *бáшчи úмше, лузúна úмше, бýба глéхме* [ПК,II, 247]..

**баштја** m 'старател' ~ *един ден му вел'ат на чобано: "е ба-*

*штју, до сега ниа бехме загубени, туку ти што на стори туз добро, на прихрани, си нарастохми"* [V, PM,169].

**бáшчичка*** f, dem. од 'башча' ~ *бýбички си-рáнаа, бáшчички с-ймаа, е, тăквú рăбóти* [ПК,II, 248].

**б'ăга** (и: **бéга**) impf **1.** 'напушта некое место со трчање, кога некој го гони' ~ *лам'áта, ш'у б'ăш'и врăзана за пóпут, фáти да б'ăга* [MS,t,75]; ~ *фáти и тóј да џúка, да гу гóни и тóј фáш'та да б'ăга* [MS,t,56]; **2.** 'си оди' (заминува) ~ *дóл кавáзину ја гóни ут пóртата: "б'ăгај уттýк скăрн'у!"* [MS,t,24]; ~ *и пúтат áш'тинóмиту: "тó ги винч'á?" – "Јáз ги винч'áх". "Афýти ги винч'á, ш'тó бркаш, а б'ăгај утýк!"* [MS,t,13]; ~ *измикáрут пá, и тó шо нé-ј алúз офчáр... а устáва óфцити, да бéга* [MV,K,311]; ~ *јас бигáх нă сабáлинта. Утúăх а вѓанáх машúнта, си утúăх пáк на Сóлун* [ИГ,120]; **3.** 'се враќа' ~ *му вúкна: "стóј брé ќé-ратá, м'а умурú, трú пăнт'а т'а фарл'óвам у мур'éту, ти ут м'éн'а пóнапр'ăт' б'ăгаш'!"* [MS,t,70]; **4.** 'се откачува, изместува' ~ *правих чингели, пуштах нăтри... му а фатих едната рăка, му а вăрѕах, напкун му раздробих коските, му искарах дробут, ама вăрѕана така, што не можеше да бега* [MC,(B),87]; **5.** 'напушти родното место под принуда' ~ *кá сме бигáли утáм шо мăлéнки тилúна, мăлăчúна имáло уф-аúро ú зăкл'учúли ú изгурéе тáм тăкá* [ПК,II, 319]; ~ *ајн ден тáм, дрýѓут ден станáме и а-брă, у-брă нuă и дубúцте бéгме сé пу-кpáјо, пу мăлéнки пăтиш-та, тăкá* [ПК,II,239]; **6.** 'кога девојката без знаење на родителите го напушта домот и оди кај саканиот младич' ~ *пусејај моји јадуви / пучекај што ки ти никне / ако ти никне бусилче / боса ки бегум пу тебе* [ТГ,100]; **7.** 'кога некој не се држи до договореното' (= избегнува да го направи она што го ветил) [ТГ,141]; **8.** 'настојува да не се сретне со некого (одбегнува)' ~ *идă ѓáвуло, нă-стáрио му-дáве éдна ќéл', éдна крáста, сăт рáни стăнáл и л'ý·то дă бéгăт уднéго* [ПД,144]; **9.** сп. изр.: **бéге алúс ѓáвул ут-тимéн** (= се труди да не се сретне со некого) ~ *кá-ќ мă-вúде бéге алúс ѓáвул ут-тимéн, от ме-ј бурчлúа, сă-бóо дă не-мо-пусáкум дă-м-ј-о· вăрне* [ПК,II,154]; **бéге кут-изгóрин** (= настојува по секоја цена да се отстрани, се плаши од контактите) ~ *ич ним гу-вúки, ут-рăбóтта бéге кут-изгóрин* [ПК,II,154]; **не ки видиш как да бегиш** (= ќе ти биде многу непријатно, веднаш ќе побегнеш) ~ *јас ти вел'ум: стан си, јоди / ак та најдум утре, застра / не ки видиш как да бегиш* [ТГ,232].

**бăгни*** pf 'побегне' ~ *да му ни устáни ни урáлу ни ш'óгуд'а и óлувéту да му б'ăгнат* [MS, t,77].

**б'ăл др'éп** m 'внатрешни органи, служат за дишење – бели дробови' [MS,s,6].

**б'ăли*** impf **1.** 'прави нешто да биде бело, обелува – со помош на сонцето и водата' ~

*гу клáвами плáтнуту н'éтр'ạ стујú двáјсич'éтир сáтạ, гу зважда̀ми с'éтн'ạ, утúвами на студ'éната вóда да гу б'ăлими* [MS,t,8]; **2.** 'отстранува лушпа од компири и сл. со цел да бидат бели' ~ *б'ăли патáта* (= лупи компири) [MS,s,6]; сп. **лўш'ти**.

**б'ăсна** adj (m, f) 'опфатен од болеста беснило' ~ *б'ăсну кýч'а* [MS,s,6].

**б'ăш'и** impf '3л. од сум' ~ *на маќедóнскију цáр' на Фúлипáта му пýсна идúн цáр' – амá гу ни знáм кутрú б'ăш'и – идúн кóн' сăс вóлска глáва* [MS,t,59]; ~ *му ја врăза рăнкáта; éм си р'éч'и: "јá за мóјта мóма јунáк кýтри б'ăш'и!"* [MS,t,35]; во Гевгелиско иако нема широк изговор на "јат", сепак покрај *бех* односно *бих*, среќаваме и *бах:* ~ *оти бах умрин – јуживех / пишман са чиних, не јотидех* [ТГ,244] (возможно по аналогија на **баа** < беа – форма за 3 л. мн. – добиена со асимилација).

**бе** interj 'служи за повикување, при обраќање најчесто покажува груб однос – бре' ~ *а бе, вúјш бúвул'ца шó ми прáве!* [ПК,II, 234];

**бе! бе! бе!** interj (за подражавање на блеење на овци) ~ *напкун от тија овци, што лежаха, тихо стана една, му викна на овците бе! бе! бе! и киниса крајта ѓол'ут* [МС(В),81]. Заб.: овде е испуштен предлогот *по;* треба да гласи: *... и киниса по крајта...* Слични случаи (безпредлошки конструкции) забележавме повеќе: ~ *е, вија пари, тија што купи овците от кăде ги имаше?* [МС(В), 81] (м. ... *со што* ...); ~ *тој постојá вăнка портата малку време* [V,PM,9] (м. ...*вăнка од*...); ~ *он кату влезе хапуз, џифаирџиата сос другаро му побегнаха* [V,PM,8] (м. ...*во хапуз*); ~ *зема остра сабја та му отсече глава на Зарзавилата, кату коза* [V, PM,158] (м. ...*на коза*...). За ова види поопширно во "Избрани граматички прашања".

**без мăра** изр. 'близу беше, малку недостасуваше' ~ *отúдох хáрно и собрáх, што пúшиши тефтéрот, амá сегá на вăрновани без мăра са куртулúсах от умирáчката* [V, PM, 24].

**бéз мúлос** изр. 'силно, жестоко' ~ *џифаирџúовите сúнови тидоа на домá сос мáјка им, плач'áха бéз мúлос* [V, PM,27].

**беза** f 'срамота, нешто за потсмев' ~ *дервишино сакаши бабата да га баци и, как га баци... и си залипиа дирвишино и бабата уста сос уста... Сички си чиниха беза на светот* [V,PM, 98].

**безбејлú** adv 'веројатно, сигурно' ~ *му вéли: "мăжу, тóлку годúни има, што сми женéти сос тéбика, нéкој пăт не ми кáза, ча úмаш брáт на Стáмбол. Сегá от дéка ти дојдé товá? Безбејлú тúнака сáкаш да побéгниш от тýка"* [V, PM.18].

**безброј** adv 'нешто во голема количина (дури не може да се изброи) премногу' ~ *на секде се расчуло, оти адин чувек се наел да заколе каминут, и безброј л'уде се збрали да гледат как ки го заколе* [ШК,V, 423]; ~ *госп-*

*одáрот му дадé едúн хáрин кóн и парú бéз брóј и дрýги дáрови, и сос млóгу плáч гу úсправи* [V,PM,25].

**безверин*** adj 'оној што не се плаши од Бога, што нема своја вера (религија)' ~ *да се берат, веле, Турци и каура / ем проклети чифута и безверни, ѓиди, ѓупци* [ME(B), 258].

**безевéнк** m 'неранимајко, натрапник' [BV,27]; сп. *пеза* (пезевенк).

**без диса*** pf 'ми се здодее' ~ *го зева нас.д'ун'а ѓузели от ръанката, го изваѓа вунка на сухо и мо вели: "јазе бездисах от човечи најам: до сега не и можал некој да ми даде каршилък"* [V,PM, 162].

**беззакóник** m 'престапник, тој што не ги почитува законите' ~ *тогáс кадúата му велú сос л'ýтос за да гу оплáши, да га остáви женáта: "а бре беззакóник, зашто пристъапкаш зáконот спрáти пазарлáкот?"'* [V, PM,12].

**безистен** m 'покриен пазар каде што се продаваат скапи работи (манифактура, накити и сл.)' ~ *та му вели: "áди сега, долу на чаршиата са продава един безистен: да поиш тамо, да го артирúсаш, колко можиш, та да го земиш!"* [V,PM,162].

**бéзна** f 'голема длабочина (длабок дол), не знаеш колку!' [ДС(Ч)].

**безтатник** m 'дете што нема родител (татко)' ~ *нарастна момчету ... и му извадиха имјато му безтатник* [V,PM. 55].

**безýмен** (и: **безýмин***) adj 'човек што прави неразумни, неконтролирани, постапки' ~ *му вéли: "áјде мáхни си от тýка, барлив човéк! Дéка ти сам видéл јазе тéбика? немóј са чúни безýмен"* [V, PM.8]; ~ *земјата динéска са тúшти от чобáни и от безýмни л'ýди* [V, PM,108].

**безчаден** adj 'човек или жена што нема деца' ~ *три сестри, и трити били безчадни* [V, PM,529].

**бéгине** n 'брзо движење наложено од страв' ~ *"е, умрé бáбъа-ти, вéле, тáм гъа-заријáх уф-адúн ендéк, гъа-пукрúх". Ет тъакво нáшто бéгине бúше* [ПК,II,249].

**бéгнъанце** n, dem. 'галено обраќање кон јаре' (од *бегнанец* = бегалец) ~ *јáръанце, бéгнъанце, дал' си-глáдно или жéдно?* [ПК,II,233].

**бегув** adj **1.** 'она што му припаѓа на бегот'; **2.** fig. 'статус (привилегиран) на најстариот член во семејството, оној што командува, во Гевгелиско се вика дека има *бегув живот*' [ТГ,273].

**бéј** m (**бéјуфци** – pl) **1.** 'богат Турчин, великодостојник – бег' ~ *Тýрци ш'ту им'ъаха ч'ифлúци* (= Турците што имаа големи имоти беа бегови); ~ *нé знам, мари жéну... дéка га нáјди таквá прúмина и са примјáни и тој и децáта му кату бéјуви* [V, PM,148]; во врска со богатиот и лесен живот (на беговите) сп. го изразот ~ *нóс живóва катý бéј;* и: **бéк** ~ *Тумбурлú бéк* [ПК, II,232]; ~ *утúвъахме усѓунл'ýк дъа-ръабóтме. Ими нъабéзи ръабóтъахме* [ПК,II,250]; **2.** 'машка пчела, онаа што не работи – трут' [MS,s,7].

**беј** interj (обраќање кон личност што ни е блиска, но не е високо поставена во општествената хиерархија) ~ *"бе, а беј, риче́ Ми́то, дă-зи́мме ајн ле́п бе"* [ПК,II,239].

**бејлик** m 'имање на бег' ~ *и от сите базирѓани иманиту го зема, бејлик ги стори царска; и стопаниту ги и зела сите робови* [V,PM. 167].

**Бе́јово Чики́м** m, top. 'име на место во Дојранското Езеро, таму фрлаат мрежи (грип) за ловење риби'; зн. "бегов излез" [ПД,135].

**бекри** m 'оној што сака да се весели по кафеани, пијаница' [V,PM.362]; и: **бекри́ја** [M S,s,7].

**бел** (и: **б'ăл**) adj **1.** 'она што има боја на млеко, снег, орр. на црн' ~ *најде́ та́мо четири́јси куби́ли; една́ бе́ла, дру́га черве́на, дру́га жắлта, дру́га цắрна – се́која сос дру́га бојá бе́ха* [V,PM. 123]; ~ *в рắци дắрже јогледáло седефли́а / јогледу́ве мо́ма бе́ло ли́це, цắрни јо́чи* [ИГ,107]; во примерот што следува имаме удвојување на придавката за да се потенцира особеноста ~ *и тојнака, кату га зема, отиде аф реката, га трă сос песок, га чини бела-бела кату сребро* [V,PM,41]; **2.** 'чист, неиспишан' ~ *напкун и му рече на Петре зanданжајче: "да ми дадеш бела книга и едно каламар да изписам една молба на Имир Никола"* [MC(B),93]; **3.** 'рус човек (жена), со светол тен' ~ *кă-пурăсте́ла двáјсет гуди́ни чу́пăта не́ сáка цắрно, сăкáла бе́ло мắш* [ДК, 130]; ~ *насред куќи, мале, малка мома / малка мома, мале, бела Неда* [ТГ,368]; ~ *шо бе́ло пе́риш, бе́ла Вили́ко / шо бе́ло пе́риш да че́рно но́сиш* [ИГ,107]; **4.** 'во синтагмите: **бел свет** односно **бела земја** се укажува на дневна светлост на земјата, како орр. на мракот на "подземниот живот" (се разбира според приказните) ~ *да ти искарам аф бела земја, не сам достоин* [V, PM,136]; ~ *пушти ме уште еднăш да видам бел свет, да напкум па клаи ме в казанут* [V,PM, 272]; се среќаваат и пр. со непренесено значење: **Бе́лта Прăс** (top.) 'ниви со бела земја во реонот на с. Араплија (Солунско)'; **5.** fig. изр.: **бело лице** 'исправен, горд' ~ *снá-та ме́н мă-чи́сте, мă-пе́ре и де́к ќ-о́м не́јнто ли́це де́-ј бе́ло* [ПК,II,244]; **бел ден** 'добар, мирен живот' ~ *и такá не виде́ме бе́л де́н* [БМ,197]. Сп. adv **бе́ло** 'чисто' ~ *но́го бе́ло пе́ре* (= чисто пере). Во крајните периферни говори, пр. во Лагадинско е регистрирана формата **б'ăл** **1.** 'бел' ~ *да по́ш' да му рич'е́ш' на ч'урбаџ'и́јата: "б'ắлуту ч'е́рну стáнува, ч'е́рнуту б'ắлу стáнува, пи́санóту о́мус са ни распи́сува."* [MS,t, 14]; **2.** 'бил – л-форма'(?) ~ *гу гле́дат тáм удо́л букó с'ади́ иди́н ч'ув'ắк такфо́с прим'ан'е́нт, гу калимери́саха и гу пи́таха: "д'е́ си б'ắл такá?"* [MS,t,36].

**Бела** f 'име на крава добиено според бојата на кожата од животното' [ТГ,374].

**бела недел'а** f 'христијански празник' [ТГ,7].

**бела са̌бута** f 'име на празник' (христијански) [ТГ,9].

**Бела́сца** f 'име на планина во југоисточна Македонија' ~ *петнајс де́на ни́где не́ удӣх по́сле ајд Бела́сца, да̌рва но́сах* [ПК,II,240].

**бе̥ле̥жи́к** m 'украс што жените го носат на раката, гривна' [ВС(Д),68].

**беле́к** m 'окови, односно јажиња со кои се врзуваат предните нозе на коњ (= сопка), да не може да бега кога пасе' [MS, s,7].

**бели*** impf. 'тера, принудува'(?) ~ *кога ни белиха да одиме на ма̌хкимето, бегот викаше што е̇ болин, са̌ криеше, некише да излезе* [МС(В), 89].

**бели зиври** pl.tt. 'тесни бели панталони, припиени за нозете, а над нив (до колената) доаѓа фустанот' [ТГ, 224].

**белизици** (и: **билезици**) pl 'украсни алки од злато или сребро, ги носат девојките и жените на раката' [V,PM. 362]; сп. **бе̥ле̥жи́к.**

**белилце** n 'козметичко средство што го употребуваат жените (девојките) за да им биде лицето бело' ~ *чунки си мала малечка / чум ти је тоја белилце / чум ти је виѓилце на веѓи* [ТГ,37]; ~ *на лице си белилце / на очи си наочари / на веѓи си веѓилце* [ТГ,96].

**белим** part (за обраќање) ~ *господар, белим господар / дека се чуло, видело / небо биз звезди да биде* [ТГ, 346].

**беличе́с*** adj 'белузнав, беличок' ~ *з̌бра́х адни́ беличе́сти ка́ма̌нча̌та* [ПК,II,23].

**Бе́лград** m, top. ~ *са̌-свал'у́ват ут-та́мка уф-Бе́лград* [ПК,II, 271].

**бе́лка** f **1**.'дел од јајцето – според бојата' [ПГ(С)]; **2**. 'белото на окото' ~ *не-ј спа́л, бе́лќте му-са̌-ца̌рве́ни, ка̌рво́са̌ни* [ПК(Г)].

**бе́лки** (и: **бе́лким**) adv **1**. 'можеби' ~ *риба́ре фа̌ркат ри́би, бе́лки не́каа ри́ба ќи-т-фа̌рл'а̌т* [ПК,II,265]; ~ *чекај, си ре́ка̌л, да припа́ламваде́ва, бе́лким ки на́јда̌м ни́куа таласа̌мска пишче́ра* [BV, 26]; ~ *момичката хи рекла: "белки, бабо, најде тук една питинка̌?"* [V,PM. 286]; и: **бе́лке** ~ *белке Господ даде п-одно касмет на мене* [V, PM, 173]. Во претходниот пример, како и во следниот: ~ *си вил'а́т: "да по́јми на гурбе́т, бе́лки на́јдими ра́бута за да ра́бутими!"* [MS,t,47] има перфективен глагол употребен со значење на идност, но без парткулатата 'ќе'; **2**. 'сигурно' ~ *што сакаш, белким јазе сам достоин и вр'адин да ти гу дам.* [V,PM, 136]; **3**.'дај боже' ~ *бе́лки ќи-узда̌рве́е (го́спуд да̌-пумо́гне)* [ПК,II,23]; ~ *фати да вика хекимџие да белки могат да гу излекуват* [V,PM,35]; ~ *е́с а пуса̌ка́х на̌ Ма̌ри́а, бе́л'ки(м) ки-м-а-да́ат* [СК,319]; **4**. part 'зар' (прашално, модално) ~ *бе́л'ким Го́це умре́?* (= зарем Гоце почина?) [СК,319]; во Кукуш и: **була́јки.**

**бе́лкотра̌тка** f, zool. 'птица со бели пердуви на задниот долен дел' [ПГ(К)].

**бéло-видéло** n 'ден, дневна светлост' ~ *нé-ј лóшо да писаме нéшто уд сéга на-нáка кáк тéчи адéтот шом вúке испáдни дéјто на бéло видéло* [УЕ,28].

**белоградски*** adj 'она што стои во однос со "белите градови" ' ~ *глава преврзала Руша / с белоградска шимијка* [ТГ, 38].

**белуглáф** adj 'човек што има седа коса (обично од напредната возраст)' [ПГ(С)].

**белулúк** adj 'човек со светол тен' [ПГ(С)].

**бенéќ** m 'коњаник, јавач' ~ *на трúт'ạ гудúни удгóр'ạ гл'éда úди идúн бенéќ на сúф кóн' , му вилú: "зáпри сă да ти дáм инá либăнúца!"* [MS, t,44]; во Речникот на Малецки: **бенéќ** 'кога некој јава коњ, магаре, односно е качен на кола' (= спротивно на одење пеш) [MS,s,7]; сп. кај Саќов: **бинéќ** 'коњ за јавање' [СК,319].

**бéнт** m **1**. 'нешто како мал базен во кој доаѓа водата преку јазот (од реката) пред да удри во колото на воденицата' ~ *пред-вудăнúцăта úма зúдăно, зă-вóта дă-сă-субúре – тó сă-вúке бéнт* [ПД,171]; **2**. 'преграда на вода' ~ *зăгрáдно мéсто ус-зéмна, дă-сă-збúре вóда зă-вáдне нă-бăхчúте;* **3**. изр.: ~ **сéкуј бéнто сјо-вăрте нă-ḳăт нéго** *(сéкуј си-мúсле зă-нéго)* [ПК,II,23].

**Бéнтọт** m, top. 'место, ниви во реонот на селата Стојаково, Богородица' (сп. *бент* = преградено место во кое се собира вода) [ПГ(С)].

**беóфка** f 'жена на бег, богата жена' ~ *му вéли: "а брé тúнака не си кадăр сам сéбе си да хрáниш, áми как ке да хрáниш таквá еднá жéна беóфка?"* [V, PM.12].

**бере*** impf **1**. 'откинува овошни плодови, цвеќиња, лисја (пр. од тутун) и ги собира' ~ *утринт'á úш'т'ạха да пóјат да тригúсуват (да б'éрат) мисúр'ут* [MS,t,80]; ~ *кугá за фáти да пýш'та кúтка удгóр'ạ* (тутунот) *и тугáс фáш'тами да гу бир'éми* [MS, t,5]; *бéре рạмóјн* (= собира вртипоп); [ПК(Г)]; **2**. 'може да се стави (собере) во одредена запремина' ~ *и зéл еднá кратýна кóлко еднá окá да берé, запáсал е на пóјаса* [V,PM,256]; 'сместува луѓе во одреден простор' ~ *напкун ка дојдеха тија: "жив бе Трајко!" – "Жив сăм"; са сабраха толко души, што колибата не ги береше* [МС(В), 75]; ~ *дă-вúдум дали врé-јкта тă-бéре* [ПК,II,266]; **3**. 'става нешто некаде, собира на куп' ~ *вразáч'инут ха бир'é друм'ắт'ạ, ха клáва на вăнџ'иту и ха врắзува снóпи* [MS,t,66]; ~ *и варú казáн'у дур трắгнува да тич'é ракúја и с'éтн'ạ ја бир'éми ракúјата* [MS,t,4]; **4**. 'одбира, изделува нешто' ~ *да бе брала јуда / овен над овните /...та беше собрала / доле напăлнила / ем е брала јуда / јунак нат јунаци*...[ТГ]; **5**. 'зема пари, собира данок, долгови (од луѓето)' ~ *и тóјнака га земá топýзата и кинúса да úди за цáрска даванúнạ да бéри;* ~ *му вéли на граматúкот му: "а брé сúнку, зардú мéника тóлку што си теглúл, тúа парú, штó берá от тáму, сúчките да сá тв-*

*ója"* [V,PM,25]; **6**. 'купува' ~ *пујнó вр'ăм'ą идúн туџ'áрин, жúвини ш'ту бир'é ... дóјди на инó сéлу* [MS,t,15]; **7**. 'прибира, зема за себе' ~ *такá тóа човéк шо бéри сá-лт за нéго* [MV,K,277]; ~ *áсăл óн сé збрá* (= од имотот, наследството тој сé зел за себе) [ПК(Г)]; **8**. 'се собира, се грчи' ~ *во к-ă-вúди, ут-стрá фáти дă-сă-бéре* [ДК,142]; **9**. 'одведе некаде некого (насилно)' ~ *не мужúа... ка се уткрú óгинут... и дрýзи ќе бéреа* [КЕ,283]; **10**. 'сече дрва в шума за да ги носи потоа дома' ~ *без мăжи жéнте шо ќи прáвăт? Не сă врéдни ни дăрва да бéрат, ни мóжат да óрąт* [КЕ,288] ~ *е, сéки дéн у-плăнúнăта óде, си-бéре дăрва* [ДК,142]; **11**. 'созрева чир (рана) – се полни со гној – пред да се истиска' [ТГ,233]; **12**. глаголот *берé* го среќаваме и во повеќе изрази: **бир'é исáп'а** 'се грижи (води евиденција) за средствата' ~ *ја з'é идúн кихајá (ч'éлингáта) за графéа, за граматúк гу з'é; фáти да пúш'и на кú-хајáта, фáти да му бир'é исáп'а* [MS,t,68]; или **бирé гајлé** 'се грижи за било што (здравје, имот и сл.)' ~ *"да дад'éш' т'éс двáта пур-тукáл'а на жинáта-ми ... и да ни бирé гајлé за м'éн'ă!"* [MS,t,86]; ~ *за тузú ми бирéш' гајлé* (васáну), *јáс за ти дáм идúн кóн'у* [MS,t,19]; **да не бериш касавет** (= да не се грижиш) ~ *оти и мен не ме закара / биле да не бериш касавет* [ТГ,265]; **да си бериш ум** (фраза со која родителите се обраќаат кон своето женско дете, а суштината е дека треба да внимава на своето поведение) [ТГ, 138]; исто: **ум си бере** (= станува паметен) ~ *и дéтито пурастýаши, и ýм си бé-риши и суфúа* [MV,K,307]; или: **бéри акăл** 'биди умен, вразуми се' ~ *бéри акăл, зéр áј-го úде тáтку-ти* [ПК,II,154]; **да бериш да не са дубериш** (пожелување кога се копа лозје = да роди многу, да не се доберува) [ТГ,333]; **бéре дýша** (се кажува за тешко болен човек, пред да умре) ~ *удд-éх до-вúдум дéлт Мúцо, бéре дýша* [ПК,II,154].

**бéре (сă)*** impf **1**. 'се прави (се организира)' ~ *Штéмница бúше нáшто сéло, тáм сă-бéрше и пăзáро уф-питóк* [ПК,II,246]; **2** 'се прибираат луѓе на едно место" ~ *и рашитá сăта Галилéа Исус да прикажýваши на нúх кăт сă-бéрија* [MV,K,264]; ~ *ис-пáжѐ нą Стáмбул – л'ýį то (инсáнут) сă бéрăт дą а вúдăт рúăбта* [ИГ,110]; ~ *там се берат будимските моми / млади моми и млади ергејне* [ТГ,199].

**бердéн** adv 'повторно' ~ *кóгăг се áзăр, бердéн зăфáјќа нóвă рáдус, си пóвтурýва свáдбăта* [УЕ,23].

**бериќáт** (и: **бириќáт**) (*версăн*) **1**. 'изр. на благодарност' ~ *на гу земáха сúчкото имáни, и от омирáло, што куртулú-сахми, пак бериќáт* [V,PM. 22]; ~ *бириќáт жинáта-му мă пукрú сăс идúн фустáн'* [MS,t,10]; **2**. n 'благодарение' ~ *как р'éч'и да смýкни идúн кóкал, му утúва на гă-*

*рăлуту и йш'тиш'и да си удáви, бирикáт јас тýк сă лáхах, гу фтúснах за гăрă-луту и кајдúса кóкалу у устáта* [MS,t,37]; ~ *р'éч'и на мáлкатá-му мóма: "идúн јунáк инá рýба имáш'и кутý слăнциту, тóј бирикáт н'ă курталúса"* [MS,t,35].

**беркéт** (и: **бирикéт**) m **1.**'она што го раѓа земјата, плодородност' [BV,26]; ~ *шо ќи-зберăт бирикéто пулвúнта нă-нáс, пулвúнта нă-тó· шó-ј рăбóте* [ПК,II,319]; ~ *Госпуд да даде воја гудина бирикетут куту вода да тече* [ТГ,24]; ~ *на Бога се моле / дожда заврне / берикет да даде* [ТГ, 435]; ~ *е, адете са забравија и бирикетут Госпуд гу крина* [ТГ,272]; **2.** 'богатство' ~ *л'ýјто уд нóгу тăмкарлăк за пáри и беркéт ... мóжăт да му нăпăкóсăт на кýтрăта мáјка пред родéјне* [УЕ,28]; 'печалба' ~ *тоги и Госпуд друг бише. Давише, имише бирикет* [ТГ, 207].

**бéс*** m 'лудило, беснило на куче' (болеста може да се пренесе и на човек, доколку го касне болно куче) ~ *знáјме дéка пу сéлта úма нóгу кучúјна и дéка нóгу уд нúх и фáјќа бéсот* [УЕ,32]; ~ *áко сăте кучúјна бúдăт вăртéни на чúсти пундéлник, тúја нéма да-ј фáјќа бóл'кă-та бéс* [УЕ,33].

**бéсе*** impf **1.** 'закачува нешто и остава да виси'; пр. заклано домашно животно го закачува на ченгел за да го дере ~ *гу-дéрăт, гу-бéсăт и гу-пéчăт дă-гу-јáдăт* [ДК,152]; **2.** 'убива со задушување со јаже околу вратот' ~ *или мă-кул'áјте, или мă-бăсéјте* [ПД, 155].

**бескăшник** m 'сиромав, бездомник, скитник' [ПД,116].

**бесценин*** adj 'со голема вредност' ~ *на тоа место наi̯стина имало безценни камајне, ама кој удил тамо, не са варијнал жив* [V,PM ].

**бéсăн** adj **1.**'немирен, непослушен'; **2** 'налутен' [ПГ(Ф)]; **3.** сп. изр. **бéсно кýче** (се кажува за многу лош човек) ~ *нă-мóјш до·-зąпúтиш зă-нéшто, кут-бéсно кýче, ќи-т-испăде, ќи-т-сă-рăзвúке кут нă-дéтинце* [ПК,II,154].

**б'éт** adj, indecl. **1.** 'грд, грозен' ~ *на жинáта мумáта бúш'и млóгу бéт, на мăнц'ó мумáта бúш'и млóгу д'улбéр* [MS,t, 61]; **2.** 'лош, суров' ~ *си устáнах јас ивдувéц ... и живóту ми н'éса сáхатá (млóгу бéт') да ут утр'ą натáтак Гóспут' знáј* [MS,t,3]; сп. уште: *б'éт вóда* 'недобра вода, пр. за пиење' [MS,s,7]; [BV,27]; **3.** m 'несреќа, мака' ~ *и на едúн богáз нéтри фати лóш вéтăр, морéту са разл'ути... фати да са мóли на Бóга за да гу куртулиса от óниј бед* [V,PM,14]; **4.** adv 'лошо' ~ *б'éт му сă вúд'ą на ч'урбац'úјата, ш'ту за ја в'éни арáпч'ąту мумáта* [Ms, t,14].

**бетер** adj, indecl. '(по)лош' ~ *и тој магари е, што сака моми на војска, и тинака си от негу по-бетер!* [V,PM. 71].

**бетлик бетлúк** **1.** m 'лошотија, грдотија' [MS,s, 7]; **2.** adj, indecl. 'многу лош, многу грд' [MS,s,7].

**би-би** (или: **би́ли-би́ли**) interj 'извик за повикување шатки' [ДС(Ч)]; [ПК,II,23].

**би(ј)е*** impf 'тепа' ~ *ох, на баба! Оди, ми сино, оди! Јас ки ја бијум* [ТГ,122].

**би́ба** f, zool. Anas domestica 'шатка' [СК,319]; ~ *áсăл стáрто и́ме-ј би́ба кăде нáс* [ПД, 126].

**би́бе** n, zool. 'мало шатче, dem. од *би́ба* (= шатка)' [КЕ,264]; ~ *мăлéчкуто сăви́ке би́бе. Кá óде кут-би́бе.* Фиг.: *би́бе н'áадно, дéк ói̯ш, нé глéдиш-ли óти и́ма кáл* [ПК,II,23].

**бибéк** m 'мало, скоро родено дете, бебе' ~ *пăржум лăнгу́ди, и́мме бибéк, éл до: ви́i̯ш* [ПК,II,23].

**би́ва** (и: **би́ве**) impf **1.** 'станува, се случува, договорено' ~ *н'а: би́ве тá: рăбóта, áс к-испáднум нă-миг дáно, к-им кáжум* [ПД,171]; ~ *јас дă-ти-дáм пóмуш, шó нé би́ве рăбóта, сă-уплăши́л уфчáро* [ПД,152]; **2.** 'може, возможно е' ~ *еј Митре, Митре, ти чапкăн терзијче / нити твојто биве, нити мојто чине* [ТГ, 204]; ~ *мáјка ú, кату чу такá, са почуди и вели на керкá ú: "мари кéрку, и от мáјка скри́хом би́ва?"* [V,PM, 31]; **3.** 'нешто успева, се реализира' ~ *нé би́ве, викáл; дéне гу-грáдуме, вéчăр сă-рăсту́руве* [ПД,166]; ~ *са собраха толко лекари, л'ак не бива* [V,PM,160]; **4.** 'способен е' (заедно со кратки заменски форми за директен објект) ~ *о-би́ве зą сé нéшто* [ПК(Г)]; **5.** изр. **кајил не биве** (= не дава согласност) ~ *молчи Бужано, ним плаки! / и Госпуд кајил не биве / стар дедо мома да земе* [ТГ,92].

**бивол** (и: **би́ул**) m, zool. Bos bubalus 'крупен добиток, црн' ~ *заколи три биволи, напăлни три меа вода, качи и врăз мене и ти качи се* [V,PM,271]; ~ *от мăра час типăра дојдоха четиријсите филдиши, кату бивули, на ливадите* [V,PM,42]; сп. **би́ол (биул)*** ~ *ви́де от-дал'éче аднó н'áшту катó двá би́ола* [ВС(Д),79]; ~ *у́ткăј нивéстăта нéкој уд нéјнăта тáјфа, да рéчиме брáт му, ки и прéгни вулóвте или би́ул'те* [УЕ,24]; и: **би́бул** ~ *говéда, би́буле, тăкви рăбóти имáли сме* [ПК,II, 319].

**биволов*** adj 'нешто од бивол, пр. кожа' ~ *од си зéми аднá кóжа, аднá кóжа бивóлова* [ШК,I,109].

**би́волцки*** adj 'она што се однесува на бивол' ~ *и станá ади́на зми́ј та зé аднá би́волцка кóже, та оти́де та е напăлни óда и донéсе е* [V, PM,186]; ~ *би́вулцко млéко* [ПГ(С)].

**бивулáрин** m **1.** 'тој што има или пасе биволи'; **2.** 'погрден збор за човек со просто, невоспитано однесување' [ПК (Г)].

**бивулáрка** f **1.** 'жена што има или пасе биволи'; **2.** 'погрден збор за жена со просто, невоспитано однесување' [ПК (Г)].

**би́вул'ца** f 'крупно црно домашно животно' ~ *дујдéла нéка: би́вул'ца, уд-гувé:та, гу-јзéде, у-сé бу́мбарче фасу́л'о, гу-јзлапáла... ~ а бе, ви́јш би́вул'цта шó ми прáве!* [ПК, II,234]; [MS,s,8].

**бигáн*** adj **1.** 'тој што напуштил некое место (пр. родното) со бегање' ~ *нé нăјдéа нúшто, бéа бигáни* [КЕ,280]; **2.** изр. (поговорка) **биганува мајка бело носе, а Стујанува црно** (човек треба да се труди да ги избегнува судирите и контактите што носат зло) [ТГ,247].

**бигáнка** f 'девојка којашто без знаење на родителите побегнала од фамилијата и отишла кај својот избраник' [ТГ,147]; ~ *снáата нé-ј̑ бигáнка, скóро нé-ј дóјдăна* [ПК,II,23].

**биќéа (овца)** adj 'овца што има плод во утробата' [КЕ,264]. Заб.: во др. соседни говори: **гибéа.**

**биглúќ** m 'државен данок за овците' [СК,319].

**Биглúчката Чéшма** f, top. 'чешма во месноста *Биглúк*' ~ *нáјáрна вóда úмше Биглúчката Чéшма* [ЕВ,Плас].

**бигýве*** impf 'напушта некоја средина, бега под притисок' ~ *нúă су-свéкуро и су-свăкăрвăта бигувáме* [ПК,II, 252].

**бигýнăц*** m 'војник што побегнал од единицата, дезертер' ~ *н'а· бúве тá· рăбóта, áс к'-испáднум нă-мигдáно, к-им кáжум, úнче ак нă-вúăт ки-рéчăт: вујнúчки бигýнци* [ПД,171].

**бигурúт** adj 'што содржи бигор – бигорлив' [ДС(Ч)].

**бигурлúф** adj 'специјален камен што содржи бигор' [ПГ(С)].

**бúде** (и: **бúди**)* pf (од 'сум') **1.** 'стане, се случи' ~ *твá бидé нă-Бугрóјца бáш, нă двáјс-óсми áвгуст* [ПК,II,220]; ~ *вóда áк прăпúјш тугáј он зéме дă-сă-прутúве и нéма дă-бúјш чувéк кут кáк си бúл* [ПК,II,238]; **2.** 'се оствари, можно е' ~ *амáн мáр бáбо, мóж дé-ј кăсмéт, áма áк-мóјш дă-напрáвиш кути мóјта кăшта, мóж дă-бúде* [ПК,II, 263]; **3.** 'стекне некоја специфичност' ~ *вúдело да бúди на инсáнут, и слáва уф л'ýди Ибраúлцки* [MV,K,313]; ~ *заеднóч бидé от брáта му по-богáт* [V,PM,149]; ~ *áко сăте кучúјна бúдăт вăртéни на чúсти пундéлник, тúја пóвичко нéма да-ј фáјќа бóл'кăта бéс* [УЕ,32]; и: **4.** 'се задржи, остане нешто (некаде)' ~ *да бéгај си на Мисúр; и тáму да бúдиш, дýри кóга ки ти рéчам јáс* [MV,K,306]; ~ *сус божаји анѓели да вичерат и кумство ду века да биде* [ТГ, 185]; **5.** изр.: **бúдите биз гајлé** (= да не се грижете) ~ *и áку си слýши вóа на пáшата... на вáс ки ви чúними да бúдити биз гајлé* [MV,K, 290]; **вúă да̣ бúјте жúви** (така се изразува сочувство кон семејството во кое некој починал) [ПК(М)];

**бидéјќи** adv ~ *"амáн бре чéдо, адúн кóјн ас д-úм, ти цáр бидéјќи уф-мóјоо кóјн ли битисá óко". "Нé, бáбо, ќодáјш тóо кóјн нă мéне"* [ПК, II,270]; и: **бидéки** ~ *јáс ќóм, тáтко, рéкăл, јас бидéќи, зăштó ќ-óјш ти?* [ИГ, 114]; ~ *мúслéјти кáк ви кажувá на вáс, óшти на Галилéа бидéки* [MV,K,333]; ~ *нóка бидéки на тáа дéн уф нạдéлата* [MV,K,261]; ~ *иднó сал знáм, шó слéп бидéки, сéга глéдам* [MV,K, 259]. Наведовме повеќе пр-

имери во различни синтагми и од различни извори – сепак превладуваат случаите од Кулакиското евангелие (во кои *бидејќи* ја зачувал глаголноста, т.е. се јавува како глаголски прилог), за да потврдиме дека се работи за аргумент, а не за пропуст или случајност.

**бидéл'** (и: **бидел**) m **1.** 'замена со отплата' (релативно на еквивалентна вредност) ~ *"дошла рендот да пои царската дивојка, да ја изеде" – "ами толко царјут не најде бидел за момата му да даде?"... му вели: "колко грош'а сакаш да поиш бедел за момата ми на ламјата?"* [V,PM,162]; **2.** 'наемник кој за пари оди војска на местото од некој друг' ~ *еј спајија, млад спајија / бидел' фати ти ним јоди* [ТГ,334]; [СК,319].

**бидéшчимица** adv 'бидејќи' ~ *сă-страмувáлă ут-кумшúјте, бидéшчимица кукóнă, дă зéвă дă-му-и субýвă пúнците* [ДВ,18]. Како специфчност треба да истакнеме дека во Долновардарско, глаголскиот прилог *бидешчимица* (и *бидејќи*), за разлика од литературниот исказ многу често доаѓа со првобитното, вистинското значење, а не како причински сврзник.

**бúе** (и: **бúе**) **1.** impf 'удира, тепа' ~ *гол'амио дјавол сăразедил и повелил на другите, да гу бијăт по-ногите* [V,PM,281]; ~ *му вели на јувреиту: "зашто, син'ори, така го биити тузи христианско гроб?"* [V,PM. 173]; ~ *и ки му бúјат, и ки му плýјнат, и ки му утéпат на нéгу, и на трúти дни ки уже ивéи* [MV,K,285]; **2.** 'пука со оружје' ~ *удрú артилéрија да бúе ут Тулумбáзут* [КЕ, 280]; **3.** 'чука млеко (во специјален сад), го преработува' ~ *бúи мăтăнúца* (= чука матеница); сп. ~ *úзбиј јáјца, тýри нă млéчнико* [ПК, II,23]; **4.** – **(са)*** **а)** 'се бори, војува' ~ *сига сă бúјат, мурабé стáнува* (= почнува војна) [MS,s,7]; ~ *Шабан-Гега избегна на едно село Геракăрци. Там дојде аскерут и са били една ношт* [МС(В), 72]; **б)** 'се натпреварува со тепање' ~ *јас, вéле, дујдéх дă-сă бúăм ус тéбе* [ИГ, 112]; **в)** 'се удира, чука' ~ *нéкаши билé да крéни óчити на нéбут, тукý си бúиши гăрдити* [MV,K,280]; **5.** изр.: **си бúјат пéза л'ýдите су него** (= го исмејуваат) ~ *éту такá сакá Гóспот ... да ми си бúјат пéза л'ýдите* [MV,K,321]; ~ *сакиш сус нас, прости л'уѓе, пеза да са бијиш* [ТГ,2]; ~ *и ки му си бúјат пéза су нéгу, и ки му бúјат, и ки му плýјнат* [MV, K,285].

**бижáниц** (и: **бижáнăц**)* m 'бегалец, што го напуштил родното место под принуда – поради војна' ~ *кóј úмше вăлóве, урáа, кóј нéмше нé урá, нéма вăлóве – бижáнци* [ПК, II,222]; ~ *нă-двóро си-гóтвăт, тáвăта дăр, мăр, ќисвáре нéка· кáшичка тáмă. Бижáнăц, нéма нúшто* [ПК,II, 220].

**бижáнски** adj 'она што е изведено, т.е. што стои во однос со *бижáнăц* (= бегалец)' ~ *нúа éсинта си-збрáме чинúчка, мисúрка дé пу-бижáнско* [ПК,II,222].

**бижо́р** m, bot. Paeonia officionalis 'полско, односно градинарскно цвеќе со црвени цветови, божур' [CK,319].

**биз** praep **1.** 'отсуство, лишеност од нешто, без' ~ *идйн д'е́н' зл'а́зи ца́р'ут на ш'е́дба, ско-по́ту би́ш'и н'е́тр'ą у мур'е́ту го́л ('бис ру́би')* [MS,t,78]; ~ *ку́п'ąх идйн ч'е́рна ко́н' за усимна́јси жлӑти фра́нги и то́ј го́л бис сама́р'* [MS,t,2]; ~ *д'ӑт'ąнту фа́ти да сӑ ч'у́ди ка́к за жуо́ват биз ра́-бута* [MS, t,84]; ~ *куќа биз листавички – куќа биз зраве* (поговорка) [TГ,386]; **2.** 'укажува на аргументот одземање' ~ *биз-дина́р нӑ-устӑви́* (зн. 'зел се́' [ПК(Г)]; **3.** влегува во комбинации со *да* и укажува на обврзност за вршење нешто ~ *ту́ка и́ма де́вет бра́тќа хајду́ци, што не́ оста́ват чове́к да проминé при́з ту́ка, биз да му зе́мат, што и́ма на диса́кот?* [V, PM,21]; **4.** укажува на нешто направено скришум (пак со сврзникот *да*) ~ *нӑпрӑвил, без о́н дӑ-ви́де, уд-не́гувите ре́бра ска́руве и напра́ве аднӑ же́на* [ПК,II,237]; **5.** сп. изр.: **биз него ништо да не биве** – пожелување (= да биде почитуван во средината, луѓето кај него да се допрашуваат за совети) [TГ,109]; **бис-га́шти дујде́** (се кажува кога младата невеста дошла кај момчето без чеиз (облека, подароци и сл.) ~ *ко́ј мӑр, нӑ-Кундо́шка сна́ата ли сӑ-сме́е, зӑбрӑви́ ли о́на оти бис-га́-шти сӑ-жени́ (дујде́)* [ПК,II, 154]; **бис-рӑ́ци устӑна́х** (= многу се изморив, од физичка работа) ~ *ут-ко́пӑнто бис-рӑ́ци устӑна́х га́ре* [ПК,II, 154]; **бис сапу́н бри́че 1.** (се кажува кога е премногу студено) ~ *во́нка бис-сапу́н бри́че ва́адин;* **2.** (= многу скапо наплаќа) ~ *то шива́ч бис-сапу́н бри́че, шо па́ри ми-зима́ зӑ-ши́јнто* [ПК,II,155]; **бис-та́ рӑбо́та на-сва́дба тӑ-ргна́л** (= не се подготвил за некоја работа, пр. не го зел потребниот алат) ~ *дӑ-ка́жме не́куј тӑргна́л нӑ-жи-а́јне, не си-зе́л сӑрпо, ус шо́ ќи-жиíе* [ПК,II,155].

**бизаи** (и: **биза́i̯**)* impf **1.** 'мајката го храни детето со млеко од градите, дои' ~ *но момата зема вода, гу измила и гу пови и гу даде на мајка му да гу бизае* [V, PM,276]; ~ *че́до, јас та сам биза́ла и хра́нила и ништеш да ма оже́ниш. И ако ни ма́ оже́ниш, да не́ ти е про́сту мла́'куту, што та́ сам биза́ла* [V,PM,264]; **2.** 'кога женско животно (пр. овца и сл.) го дои малото' ~ *и́маши ма́лки ме́члита, шо ги биза́иши* [V, PM,145].

**бизбе́ли** adv 'веројатно, несомнено' ~ *во́јден и́ма ниша́ни де́ка се́лто би́ло у-по́ле, та́ка шу-и́ма ни́шта шо́ сӑ-ви́кӑт Ши́шива Че́шма, Чити́ри Пӑ-ти́шта, Мӑрни́ца, Тӑргуви́ш-че, бизбе́ли та́му сӑ-прави́ло ни́куј па́зӑр* [ДК,154]; ~ *и ти́ о́диш кӑко ме́не, бизбе́ли и ти́ уд-но́гу го́сти шу тӑ-га́зӑт* [ДК,153].

**бизве́рин*** adj 'безбожник, оној што не верува' ~ *а бизве́рна ро́да, ду́ри ко́га ки би́дам су ва́с?* [MV,K,285].

**бизве́рник** m 'лош човек што не се сообразува со нормите'

~ *óстаj-гу, бизвéрник, вóнка уд-вéрта-j* [ПК(Г)].

**бизéл'** m, bot. (Pisum sativum) 'зрнесто растение, грашок' [BV,29]; ~ *зилинчýк, уф-шишáрки му-сă зăрăнта, зăлéни, мéки, у-мáj гу-úма, сă-прáве ус-мéсо* [ПК,II,23].

**бизéр** m 'бело, светликаво, скапоцено зрно, што го прават некој вид школки – бисер' ~ *аф панúцата нéтри úмаши нéценти кáмини и бизéр* [V, PM,142].

**биздýшник** m 'човек без хуманост' ~ *иптéм биздýшник испăднá, си-j устąвú дéцта* [ПК(Г)].

**Бизúмска Рéка** (= безимена река) f, top. 'име на река во околината на Кукуш, с. Морарци' ~ *аднá сă-вúкше Вампúрска Рéка, аднá сă-вúкше Клájнска Рéка, дрýга сă-вúкше Бизúмска Рéка* [ПК,II, 223].

**бизистéн** m 'заграден и покриен пазар каде што се продаваат манифактурни работи, облека, накит, злато' ~ *заеднóч да úдити нá бизистéн да кýпити дрéхи, да гу облéчити и да гу тýрити и нéго на рáбота* [V,PM, 152].

**бúзăпрýувне** adv 'непрекинато, без запирање' [СК,319].

**бизăрѓанлăк** m 'трговија' ~ *да си утидóа, кój на нúвата, кój на бизăрѓанлăк* [MV,K, 270].

**бијáла** pl 'дебели завивки за нозе' (се носат зимно време наместо чорапи) [ПК,II,23].

**бијанúца** (и: **бинúца**) f (покрај: **мăтенúца**) [ДС(Ч)] **1.** 'млечен производ (разбиено кисело млеко со вода), матеница' ~ *кóга гу-рéкăл тó: "éл утáте!", зăбурáвăл сирумáу, дéка нă-плéштите нóсе гăрне и-рăшúрва рăците и стáпу су сé пáднăл, сă-искăршăл, сă-истурúла и бинúцăта* [ДК,152]; ~ *идну дéн мудóшло úшчăф зă-бинúца, áма нимáл уддéка* [ДК,152]; **2.** 'остаток од млекото на кое со чукање му е извадено маслото, матеница' ~ **ч'ýкану мл'áку;** со исто значење: **матáн** [MS,s,7].

**бијлик*** m 'имање на бег' ~ *дека ки најдиш, Тодоре, уд мене поарна? / Емо сус чифлици, емо сус бијлици* [ТГ,157]; ~ *и от сите базирѓани иманиту гу зема, бејлик го стори царска* [V, PM,167].

**бијл'ýр** (и: **бил'ýр** ) m 'сад, чинија од глина' ~ *сăдăве: ут прăс шо сă – бил'ýре, уд чúнго – бąшка и пиjáта* (од порцелан) [ИГ,120]... 'длабок сад од порцелан'; уште и: **бил'ýрин** [ПК,II,23]; 'убав сад, купечки – од порцелан' [КЕ,271]; со последново значење и во [СК,319].

**бијне*** n 'тепање' ~ *напкун му ричех јаз да не ми биj – от бијнито умреха 12 души* [МС (В),87]; [MS,s,7].

**бик** m 'рогат добиток некастриран' (машко теле од 2 и повеќе години, ако не е *скопено*, уштроено) [ТГ,373]; ~ *ка видех што иди, запрех да видам што е; сиднах и што да видам – хеј един бик, дибел бик* [МС(В),87]; сп. **бич'é** – млад, некастриран бик [MS,s,8].

**бикóле*** impf **1.** 'нешто што се простира наоколу' ~ *гулемата зилена рамнина... пу негу (су сăта планини шо гу биколјат*

*на југут на угри-слăнца)* [МЕ (Р),71]; **2**. 'оди наоколу, не директно, избегнува контакт' ~ *уд душмајне секуј пăт биколена и утворина врата да им се пракаже затворина* [ТГ, 296]; ~ *сă-чýдум шó тáка мă-бикóле* [ПК,II, 23].

**Бúкуву Вир** m, top. 'име на извор во Еницевардарско'.

**билáк** (и: **билег**) m **1**.'лузна (од рана)' [MS,s,8]; **2**. 'ознака за нешто' – пр. на мало пиле, штотуку изведено, со ножица ќе му го отсечат задниот прст, или само нокот, тоа е **билег** за да се знае чие е (пилето) [ТГ,403]; и: **бил'áг** пр. знак во нива (за разграничување), исто на стока – може и со сечење на уво [КЕ,246]; **бẹл'áк** [ВС(Д), 67].

**бил'а** f **1**. 'несреќа'; **2**. изр. **уф бил'á сáкăш дă-мă-клáјш** (= ме предизвикуваш да направам нешто со сериозни последици) [ДК,152].

**билб'ул** (и: **бил'бúл', б'улб' ул, билбúл**) m, zool. Luscinia megarhynchos 'славеј' ~ *Ангелúна вечертá станá, са чинú еднó пúле, кáта ден кату б'улб'ýл вúкаши* [V,PM.134]; сп. dem. **билбúлче** [BV,27].

**биле** (и: **билé**) adv 'барем' ~ *и ако са мăчум ама знам биле за кого пичалум* [ТГ,286]; ~ *дéтто му вúке нạ вýјку-му, кă видéл пăјтóнут от úде уѕгóре: "вóа ќи мă кýпе мéне, дạ сáкиш нóгу пáри билé" (барем)* [ИГ,109]; ~ *оти и мен не ме закара / биле да не бериш касавет / на кого ки ме уставиш!* [ТГ, 265].

**биле** (и: **билé**) part 'дури' ~ *и јумбрукчúата стóиши у-далéко, и нéкаши билé да крéни óчити нạ нéбут* [MV, K,280]; ~ *фáт'ạха да сă см'ăјат валúту и паш'áта "хúч' бакăру на т'ạп'ăту, сф'ạш'тá нạ курин'ó, ни мóж да сă ступлú билé, óхи да сă сфарú"* [MS, t,55]; ~ *разбери ти оти не ни оде напрет кога кукошки биле не снесат, а камо уд друга работа аир сакиш* [ТГ, 401].

**бúле** n 'мевлем за рани' (сп. **билка**) [СК,319]; и: **бúли** 'билје' (различни тревки, обично лековити) [MS,s,8].

**биле** n 'претерано кисел оцет' ~ оцетот добиен со загревање на *кумијната* по месец-два станува многу кисел, како **биле** (= есенција) [ТГ,354].

**билéже*** impf 'прави нешто да биде обележано, става знак' ~ *кăжáа нáште бижáнци: сéкуј дă-си-тăргне брáзда... дă нé мо-орăт. И билижáă шо билижáă* [ПК,II,222]; ~ *кóј нé-ки-дóјде, кó кăшта нé ки дóјде дă-зéме пáри дá билéјште, дă-ј-ýдрите дáмка* [ПД, 170].

**билежин*** adj **1**. 'кога некој (нешто) има специјален знак, белег' ~ *дúм-је сáмо тáа кăшта билéжина, има дáдено* [ПД,170]; **2**. 'ако има применo вакцина против ТБЦ, ако има белег на раката' [ТГ,127]; **3**. изр. **билежúта óфца** (обично се кажува за некој што има пороци) ~ *онéј билежúта óфца, дéк д-óде нé о-примýват нă-рăбóта, знáат сúте от-éј крăдáч* [ПК,II,154].

**билéжуве** impf 'става знак, белег на нешто', пр. кога се мали пилињата ќе им отсечат еден од прстите, тоа е

*билек* (т.е. *гу билéжуват*) дека пилињата се нивни [ТГ, 402].

**билеје** impf 1.'се забележува дека нешто е светло, бело – т.е. белее' ~ *мома вода пије, мале / грло ји билеје / грлото ји било, мале / куту остра сабја* [ТГ,52]; ~ *аднá кăшта нéма, сé изгурéли гăркумáнто, сáмо цăрквата билéе;* 2. 'од долга употреба (особено од допир со сонцето) си ја губи бојата, станува белузнаво' [ПК(Г)].

**билизи́а*** f 'украс што жените го носат на раката (гривна, колба)' ~ *а-шéта, а óна су-тúа дукáти, су-тúа билизúј, су-тúа прăстéјна* [ДК,139].

**билизн'áт** adj 'означен, обележан' ~ *ричé и Томá, шо му вéлеа билизн'áт... "óдими и нúа, да ýмрими сус нéгу"* [MV,K,287]; ~ *нéли Томá бéши идéн ут дванáдесет, шо му вел'áле билизнáт* [MV, K,337].

**билизни́куф** adj 'има боја блиска до белата, белузлав' ~ *нóго ýбуф билизнúкуф куфчéк за-рýпта ми-напрăвúа кá сă-мăжúх* [ПК,II, 23].

**би́лки** (и: **бил'ки**) – обично се јавува во pl, со значење: 'лековити билки' [ДС(Ч)]; ~ *пол'е, пол'е широко / ф тебе бил'ки секакви* [ТГ,368]; сп. *биле, били.*

**би́ло óти** adv 'независно' ~ *бúло óти си видéл úли нé, тú трăбýве дă си мóлчиш пу тá рăбóта* [СК,319].

**би́ло** n 1. 'срт на планина' ~ *пубúлто óі̯ше* (= одеше по сртот на планината); 2. 'главна, потпорна греда на покривот од куќата' [ПК,II,23]; сп. уште: 'горната греда од покривот на трло, лежи на чаталите од потпорните дрва (**соји**)' [ТГ,376].

**Билу́а** f, top. 'име на место со бела земја во реонот на с. Којнцко, Гевгелиско' [ПГ(К)].

**билуви́на** f 'тенка, бела лушпа под кората на дрвото' (сп. *беловина*) [КЕ,267].

**билуви́ца** f, zool. 'име на риба во водите на Пазарско' [КЕ, 264]; bot. 'црешна што дава бели плодови'. Заб. сп. **бé-луфца** 'вид бела риба, ја ловат во Дојранското Езеро' [СК,319].

**билџ'у́к*** (и: **бил'уџуг, билиџ'уг, билџ'у́га**) m, f 1. 'златна или сребрена гривна (жените ја носат на рака)' ~ *јáдуха, пúха и дáди и бакш'úш' прăстин'ạ, џурáјќạ, билџ'ýџи* [MS,t,10]; 'украс' ~ *а тиа ушници и прăстено, и имам ошти един чифт билиџ'уга, га имам от татка ми ошти* [V,PM.69]; 2. 'тока на колан со кој се стегаат панталоните'.

**Бил'а** f 'женско лич. име во Гевгелиско' [ТГ,114].

**бил'á** (и: **бел'а**) f 'тешкотија, непријатност, несреќа' ~ *ха бре! пу них викај, вăрли пушки, тăрчи, ѓуч бел'а ги скаршихми половината – другите ги зе водата* [МС(В), 81]; ~ *цáро, рéкăл: нáс еднá бел'á шо нă-најдé нă-пăто, едни арăмúј гу субличéа гóл, му земáа рýбите* [ПК,II, 232].

**бил'áк** m 'бакарен сад, кобел' [ВС(Д),68].

**бил'али** (и: **бил'али́а**) adj 'оној што прави непријатности, несреќи' [V,PM.363]; ~ *сигúчка-ј áрин, ам кут дитишкáр бúши нóгу бил'алúа* [ПК(Г)].

**бил'ам** (и: **би́л'ăм**, **бил'ум**) **1.** adv 'барем' ~ *така и така јаз немум мајка, бил'ум ти да ми си мајка*; во Зборникот на Верковиќ е дадено погрешно толкување: 'знам, разбирам' (?) [V,PM,526]; **2.** part 'дури' ~ *на́ дă-ти ме́сăм, би́л'ăм и дă ти разме́сăм* [ДВ,18]; ~ *имал дете за женидба, и пуснал просинити ... те, кату отидоха, да ја прос-ат, и кату видоха таквии чудби от момата, забравиха бил'ам хич да кажат* [V,PM.219]; в. **билé**.

**бил'анџи́ја** adj, m 'оној што прави нешто лошо' [BV,27]. Сп. **бил'али.**

**бил'ар** m 'седмиот месец во годината, јули' (сп. *билка)* [ТГ, 7].

**бил'а́рин** m 'човек што продава лековити билки, но и "лекува" – надрилекар' ~ *ца́рут и визи́рут нима́ле де́ца. Еди́н бил'а́рин му глида́л да̨ ре́кăл* ... [ИГ,109].

**бил'бул'** m 'далекуглед' ~ *гледише сус бил'бул' колко за един чијрек, гу виде, фтаса тамо* [V, PM.295].

**бил'дé** n 'управување со одредена регија, кметство' [СК, 319].

**бил'мéс** m 'неразбран, наивен' ~ *ко́га не́куј не рăзби́ре мо́же дă сă ре́че: еба́-ти бил'ме́зо; ме́сто бил'ме́с мо́ж дăре́чăме и кăкăва́нин'* [ПД, 116]; ~ *Ту́рците ви́кат на то́о шо́ не́ сфа́ште. Шо́ му кажу́виш нă-то́о бил'ме́с, сăнки ќи-т-рăзбе́ре* [ПК,II,23].

**бил'у́к** m **1.** 'група, грамада (стадо) животни' ~ *најдехме нија на пăтот един бил'ук овци, ама викнахми и станаха* [MC(B),81]; ~ *бил'у́к има́л ко́јне, билу́к има́л о́фци, бил'у́к има́л кра́ви, ча́к шо́ и ко́зи* [ПД,143]; ~ *бил'у́к ко́кошки* (= јато кокошки) [MS, s,8]; **2.** 'група луѓе, толпа' ~ *сă-субра́ле но́го л'у́де, ади́н бил'у́к ту́ка, дру́ќ та́мо* [ПК (Г)]; и: **бијл'ук** 'група деца' ~ *твојта жена оздраве... Он ми риче: "от туа на така та нема да роди". Там роѓа та жена ного деца – един бијл'ук* [MC(B),87] **3.** 'вооружена чета' ~ *от Арнаутите поголем золум; испаднал Шабан Гега от Битолско с бајрак шетаха с бил'уци* [MC (B)72].

**бил'у́к баши́ја** m 'тој што ја води групата, **бил'у́кот**' ~ *гла́вно шо́ во́де, вуда́ч* [ПК, II,23].

**бимбаши́ја*** m 'командир (во турската војска), мајор' [BV, 27]; 'великодостојник' ~ *идно имаше ув бело убличено / мошне и́ тепаше на бимбашијите* [ME(B),263]; сп. **бинбашиа** 'старешина, началник на одред од 1000 војници' [V, PM.363].

**бимби́л'** m 'болест, меурчиња по кожата – мала сипаница' [MS, s, 8].

**бина́** f **1.** 'голема куќа' [ПД, 119]; **2** 'таван, поткровје' ~ *нас гуди́на с'ắх мрắва т'ут'ун', гу субира́х, гу исуш'и́х, гу закаџ'а̨х на бина́та* [MS,t,3]; ~ *и как за усăхни с'е́тн'а̨ гу зва́ждами ут стр'а̨ха́та, гу зака́ш'тами на бина́та* [MSt,5]; ~ *го́ре, нắврăс бина́та – два димини́ка. До́лу – гуве́ата* [ИГ, 118]; **3.** fig. за голем, огромен човек (или жена) [ПК (Г)]; ~ *ка́-ј стана́л то́о чуве́к це́ла бина́* [ПК,II,23].

**бинекташ** m 'камен од кој се качуваат на коњ' [V,PM.363].

**биндиса*** pf **1.** 'ми се допадна нешто (некој)' ~ *харисала, биндисала / ф-тија попови јудаји / тамо има ду две баби* [ТГ, 52]; ~ *место брке да кундисе / арисал место, биндисал* [ТГ,98]; ~ *и му порăнче пак: "утрината да дојдиш да сфириш, да игр-аја хоро, ча млого биндисах тојто сфирини!"* [V,PM,197]; **2.** 'се допадне некому' ~ *да утишла... и играјала, и а биндисáле на óруто* [MV,K, 330].

**бинзи́н** m 'леснозапалива течност, добиена од петрол, се користи како енергија, погон за мотори – бензин' [ДС(Ч)].

**биниврé к** m 'старомодни, широки панталони' [MS,s,8]. Во другите југоисточни говори обично се употребува формата за pl.tt. **биниврéци** – [ПК,II,23].

**биниш** m **1.** 'вид облека што се носи во официјални моменти'; **2.**'начин на јавање на коњ'; [V, PM,363].

**бинли́ќ** m 'поголемо шише, плетено однадвор' [СК,319]... **бинлăк** ~ *гулéмо шише, уд-дéсит кила, за-ракиа, за-вино, плéтно уд-вóнка ус-рóг-ус, а мóш и ус-вăрбóви пăрчки* [ПК,II,23].

**бинџилик** m 'начин на плаќање на косачите за работата (косењето)': за 1000 оки (100 *фандаци*) се плаќало (во почетокот на нашиов век) по 30-40 гроша [ТГ,344].

**бинăли́:** adj ~ *висóко нéшто сăвике бинăли́:*, пр. *бинăли́: дубитук'* [ПД,119].

**би́р-би́р** изр. 'веднаш, без одлагање станува' ~ *тýри ут-тóо мăјлéм, бúр-бúр éј, уд-нéго пó-áрин нéма* [ПК,II,23].

**би́ра** f 'алкохолна пијачка, пиво' [MS,s,8].

**бирбáт** adj 'нечист' ~ *ут тó: палéн тит'ýн цéлта кăшта бирбáт станá.* Со слично, но потесно значење се среќава: **скăрнаф** (за нечист човек, односно нечиста облека) [ПК (Г)]. Во Солунско паралелно со **бирбáт** и **скăрнаф** Малецки ја дава и придавката **гнýсин** (со неочекуван рефлекс за големата носовка – '**у**') [MS,s,8].

**бирбéрин** (и: **бербéрин**) m 'мајстор кај кого луѓето се потстрижуваат или бричат' [СК, 319]; [BV,S,K,26] ~ *устáăве кóјнут ... уф áнут, испáжѐ уф грáдут, флéве уф адúн дуќáн (бирбéрин) да сă брúче* [ИГ,113]... *Бирбéрут му кăжýве: "сáа, ричé, ќи зăмúне Кара Џиндéм, ако нáе (нáј-де) никуј дуќáн утвóрин, ќи нă зăкóл'е"* [ИГ,113]; може да се сретне и нередуцирана форма ~ *напкун она отиде на младо терзијче, си крои от цар бостанџија руба, и отиде на берберот, си избриче* [МС(В),93]; со исто значење: **курéа** [MS,s,7].

**би́рдаа** adv 'повторно' ~ *аднóш дујдé му-ддéх, бúрдаа пá дујдé, áма о-изгунúх* [ПК,II, 23].

**би́рден** adv 'веднаш, одненадеж' [СК,319]. Малецки (формата) ја дава паралелно со **утинóш'** [MS, s,8].

**бирикитлији** adj, pl. 'плодородни' [МЕ(Р),170].

**бирику́ќник** m 'оној што се грижи за семејството, куќата, добар домаќин' [КЕ,243].

**биринџи** adj 'прв (пр. најубав)' ~ *биринџи село* (= прво, најубаво село); ~ *биринџиите Турци* (= видните, познатите Турци) [МЕ(Р),170]; но може да има и негативна конотација: ~ *пра̌в, о́н е́ј биринџи́а на̌-се́: на̌-пи́i̯не, на̌-ка́рти, на̌-те́пне. Уф се́* [ПК, II,23].

**биринџу́к** m 1.'свила, материја за постава' [СК,319]; ~ *имах а́дин фуста́н уд-биринџу́к, шо́ уз-мира́к о-изнуси́х;* 2. ~ *сви́лин ко́ниц, шо́ гу-ва́дат до́ма ут-кужу́рците.* Сп. уште: *шо́ биринџу́к и́махме до́ма, та̌ка́ уддѐ ра́с-пу́с* [ПК,II,23].

**бирикат версин** 'израз на благодарност' ~ *на који ки дунесе и који не ки дунесе бирикат версин, ама тоја што ки дунесе оште побирикат версин* [ТГ,297].

**бирикет** m 'род од земјоделски култури, печалба' ~ *тоги и Госпуд друг бише. Давише, имише бирикет* [ТГ,207]; ~ *е, адете са забравија и бирикетут Госпуд гу крина* [ТГ,272]; ~ *да биде па̌лна здраве, касмет и берикет* [ТГ,296].

**бирли́к** m 'ас - во хазардните игри со карти' [СК,319].

**бисер** m 1. 'скапоцени зрнца создадени од некои видови школки; симбол за нешто убаво, скапо' ~ *ако нејќе ситно сено да јаде / да му дадиш дробин бисер да зобе* [ТГ,370]; ~ *как што збуруве, мила мале / Бисер си бл'уве* [ТГ,197]; 2. 'украс што на вратот го носат жените (девојките) – ѓердан' ~ *пуд грло ји, мале, дробин бисер / на чело ји мале, жа̌лти алта̌н* [ТГ,368]. Сп. и **безер** ~ *от момините очи безер си ронииш* [V,PM.268].

**би́ска** f 1. 'млечни жлезди, цицка на жена' ~ *ја разго́л'ува, гл'е́нда на пра́вата би́ска три ко́сим'а зла́т'ана* [MS,t, 71]; ~ *би́ските и́ ги и́маши зафа̌рле́ни приз ра́мото и́ уѕат на га̌рбо та биза́иха* [V,PM.116]; и: **би́ска** 'дојка' [ВС(Д),67]; 2. 'виме на крава' [MS,s,7]. Сп. **боска**.

**бислеме́** n 'мало дете останато без мајка, раниче; може да се однесува и на животинче' [СК,319].

**бислиди́суве*** impf 'чува, рани мало дете останато без мајка; може да се однесува и на животинче' [СК,319].

**бисра́мник** m 'човек без морал, што не се сообразува со нормите' [ПК(Г)].

**бисри́ца** f 'чиста, бистра вода' ~ *шта ти протече́ че́шма бисри́ца* [ВС(Д),82].

**би́сру** adj (m,n) 1.'чист, бистар' (пр. извор) [ПВ(К)]; 2. 'остроумен, тој што ги сфаќа работите' ~ *би́ста̌р чуве́к* [ПГ(Ф)].

**бису́л'ка** f 'јаже свиткано во круг со кое може човек да се задуши (задави), бесилка' ~ *шо́, се́а, на̌-бису́л'ка!?* [ДК, 129].

**бисче́дна** adj ~ *же́на шо́ не́ ро́жде* [ПК,II,23].

**бисче́дник** m 'човек, маж што нема и не може да има деца' ~ *са̌ ка̌жу́ве бис та́тко, биз ма́јка. Ади́н има́ло, бисче́дник бил* [ИГ,114].

**бите́р** adj, indecl. 'полош' ~ *ти́ си би́л бите́р ут ме́не* [СК,319]; [ВК,27]; сп. ~ *са̌пугуди́ по́-бите́р уд-ма̌ја́-i̯...* ~ *и да̌-са́кше по́-бите́р не́ мо́јше д-о-на̨пра́виш;* сп. уш-

те: *уд-битéр битириа* [ПК (Г)]; и: **бетéр** ~ *и тој магари е, што сака моми на војска, и тинака си от негу по-бетер!* [V,PM.71].

**би́ти** interj 'извик кога ги повикуваат свињите, прасињата' [ПГ(К)].

**битиви́а** 1. adj 'прав, слободно пуштен' ~ *си-сушијáх áјн фустáн битивиа. Зäатéн нä-мéн сите фустáне ми-сä-би-тивиа* [ПК,II,20]; ~ *ас нóсум дус битивија фустáне, от сум дибéла* [ПК(Г)]; 2. **битивијä** adv 'сé, сешто, целосно' [ME(P),170].

**бити́са** pf 1. 'стори, заврши' ~ *битиса мурабéту; иш'таш'и стрáтигóту áдија да éзми да пój при мáјка-му* [MS,t, 73]; ~ *и с'éтн'ạ си напулн'у-вáми у ш'иш'áнтата, у бóциту и такá стујú дур да би-тиса* [MSt,4]; ~ *удáта, ш'у им'äха за пијéни у варéлит'ạ, му битиса* [MSt,84]; 2. 'прекине, напушти' ~ *и јác кутý сирумáх ч'ув'äк битисах скул'-óту, м'ạ дáди мáјка да сä наýч'ạ занајáт'* [MSt,87]; 3. 'застане, се задржи' ~ *"амáн бре чéдо, адин кóјн ас д-им, ти цáр бидéјќи уф-мóјоо кóјн ли битисá óко". "Hé, бáбо, ќо-дáјш тóо кóјн нä мéне"* [ПК,II,270] ; сп. и: **бикти́се** ~ *ти тóлко зäгáре имиш тä уф-мóо зạгáр си бикти-сáл óко* [ПК,II,270].

**бити́сува** impf 1.'завршува' ~ *да ни гл'éда хич' л'ýди за да сä ни гр'ạхóва и тáм сä пусф'-ạнти и му битисува н'éгувá-та при́кас* [MS,t,44]. Се среќава и во формата **битиснýва** ~ *тузи битиснýва пäрä-вну заш'тó кäрäф тич'é* [MS, t,40]; 2. 'прекине, напушти' сп. *битисану*! (= завршено) [MS,s,8].

**Битлеéм** m, top. 'име на место во Израел – Витлеем' ~ *ки испáдни пувéлин човéк, вó шо ки а чýва на л'ýдити Иbра-и́лцки... и а пуштил на них на Битлеéм* [MV,K,315].

**Битолско** n, top. 'име на регија – околина на Битола' ~ *ис-паднал Шабан Гега от Бито-лско с бајрак шетаха с бил'у-ци* [MC(B)72]; ~ *глáс се-чýје от-Солýна до Кукýша /... от-Кукýша до-Битóлско* [ПК,II, 235].

**биту́й** adv 'слободно, неангажирано' ~ *цéл дéн пу-ýлицте шéте битуй* [ПК,II,20]; сп. **битхýј** adj 'нетолерантен, нестрплив човек' [CK,319].

**биќáр** (и: **биќáрин**) m 'млад човек, неженет' ~ *имше аднá, гä-спäсил нéкуј биќáр дä-нä-изгóрат, мäјкá-ј туркина би-ше, ама нé-ј тýка, ф-Бугáрја-ј* [ПК,II,218]; ~ *мома јоде за вода / биќар јоде пу неја* [TГ,368]; ~ *доста лажа ти ергејне / и ергејне и би-ќаре* [TГ,173]. Заб.: во гевгелискиот говор секундарниот ер гласи **ă,** значи се изговара *лäжа* (а не лажа – како што е во песната); во Серско: **биќáр** 'неженет младич на кој му поминало времето' [ДС(Ч)].

**биук** adj 'голем, огромен' [V, PM.363].

**бих** impf '3л. едн. – бев' ~ *и јас там бих, с'ä си дóх* [MS,t,15].

**бих** part 'би' ~ *ка сум тенка да висока / јуште да сум црно-јока / бих гу зела царовото / царовото аз златарче* [TГ, 171].

**Бичкиа** f, top. 'место покрај река каде што имало работилница за преработка на дрво' [ПГ (К)].

**бичкиа** f 'назабена направа за сечење дрва, пила' [V,PM. 363]; ~ *сечачто ус-н'аа сечат дăрва нă-теп, нă-мен зă-пари* [ПК,II,23].

**бичкиница** f 'работилница каде што се преработува дрво, се прават штици, стругарница' [ДК,105].

**бич'о** n 'тој што сака многу да јаде, лаком' [ВС(Д),67].

**биш-биш** interj 'за вабење на свињи' [ПК,II,24].

**више** n **1.** 'прасе'; **2.** 'свиња' [ПД,125]; **3.** fig. 'нечисто (многу извалкано) дете'; сп. **диво више** 'тој што се кара, што не умее со луѓето' [ПК (Г)].

**биши, биши, котăр** interj 'извик со кој се мамат свињи, прасиња' [ДС(Ч)].

**бишинце** n, dem. 'малото од свињата се вика *бишинце* или *прасе'* [ТГ,374].

**бишиќ** m 'детска нишалка, колепка' [MS,s,8].

**бишка** f, zool. Suc domestica 'домашно животно од кое се добива месо и маст' ~ *бишкăта гă-бăгрăме ка ки сă-туре врела вода и сă-кубе* [ПД,116]; 'женска свиња' [СК,319]; некои ја викаат и *прасица* [ТГ, 374]. Се употребува како симбол за неуредна, нечиста жена [ПД,135].

**бишкар** m **1.** 'тој што пасе свињи' ~ *един бишкар пасиши на един богат бишките му* [V,PM.295]; **2.** 'погрден израз за човек со просто, некултурно однесување' [ПВ (К)]; сп. **бишкарка** 'свињарка' [ПК(Г)].

**бишкарник** m 'заграден и покриен простор за свињи' ~ *там дек лежат бишките* [ПК,II,24].

**бишке** impf 'тера некого или нешто пред себе' [СК,319].

**бишкин** adj 'нешто во врска со *бишка* (= свиња)' ~ *бишкину месу* [ПВ(К)]; ~ *синијта ки биди пăлна су банци, пичени кукошки су уриз, бишкино месо...*

**бишла** л-фор. 'станала' (биднала) ~ *тăј от сиротин'ă бишла царица* [V,PM,24].

**бишлиќ** (и: **бешлик бишлăк**) m 'сребрена монета (од пет гроша)' [СК,319]; ~ *зел николку бишлăци* [BV,29]; пр. на оној што го обезбедувал *кирванот* (на релација Гевгелија – Солун) за безбедно пренесување на стоката му се плаќало по 1 ***бешлик*** за секоја кола [ТГ,415]; во тур. освен 'пет гроша' може да значи и 'пет лири'.

**бишл'аста** adj 'дебела' (сп. **бишка**) ~ *адна бишл'аста жена шо зима, само месишта-ј* [ПК,II, 24].

**бишок** m 'нескопена машка свиња, нерез' [СК,319].

**бишуга** f 'меур' ~ *уд-пăпуцто ми-сă-направи нă-прсто бишуга, пăлна-ј ус-вода, ного мăболе, нă-можум д-одум* [ПК, II,24].

**Б'јал Камен** m, top. 'име на место во реонот на с. Чифлицик, Серско' [ДС(Ч)]. Називот (име на место) е раширен и во др. говори.

**б'ала глава** f 'човек со седа коса, белокос' [ДС(Ч)].

**блажен*** adj 'среќен' ~ *блажена ти на жените, и благословен семито уф тфојто сăрци* [MV,K, 328].

**блажи́** impf 'прави нешто да биде слатко'; според Малецки: само во изреката: *ни блажи́ хи́ч* (пр. шеќер со лош квалитет) [MS,t,1]; [MS, s,8]; според нашите истражувања споменатиов гл. има поширока употреба.

**блазе́!** part 'искажува почит кон нешто, добра желба' ~ *и затова́ си расчуди́х и ви казу́вам дине́ска: "блазе́ му на они́а, што рабо́тат ден'а́ и ношт'а́, и сос мăките му што доби́ват"* [V,PM,28]; ~ *на пăтот а срете Илија, незнаена дилија, и вели: "а бре Сраулица млада, блазе-ḭ на тој млад јунак, што ти прегăрнува твој-та бела примена"* [МС(В),96].

**благ (голем) ден** m 'празничен ден' [ТГ,142].

**блага (црвена) ракија** f 'дел од свадбениот церемонијал' ~ доколку младата невеста го докаже своето девојчинство, тогаш се запалува силен оган насред куќата и се прави *пикмез-таваси* и *ирмик-алваси* (*ирмик* = крупно мелено брашно, гриз). Ракијата се зашеќерува и зацрвенува, бидејќи алвата и благата црвена ракија се симбол на девојчинството. Така било во Гевгелиско, додека во Дојранско чесноста на невестата ја објавувал самиот младоженец со тоа што наутро по излегувањето од *кулибата*, веднаш до вратата ќе удри од земја една стомна којашто пред тоа ја наполнил со пепел. Во минатото, на сиот простор на Повардарјето *нивистинството* (т.е. девојчинството) се третирало за нешто важно, а невестинската кошула од првата брачна ноќ се чувала и се користела при лекување на некои болести [ТГ,186].

**бла́го** (и: **бла́гу**) n **1.** 'слатко – овошни плодови варени со многу шеќер, слатко, комфитур' [ИГ,123]; ~ *оти́де снаха́ му, му извади́ бла́гу со́с едно́ ди́ску се́ у зла́то, ча́шиите се́ от сре́бро* [V, PM,148]; [ПК, II,24]; [MS, s,8]; – ги има повеќе видови: *риндусани тикви* (сп. *ренде*), *рацел'* (од тикви и грозје), *мацун* (варен сок од грозје); уште: од суви смокви (*сус пикмез варени*), од модар патлицан (*сус пикмез варени*), од кори од лубеница, од дуњи (рендосани или парчиња), од грозје, од трендафил и др. [ТГ,89]; **2.** **бла́гу** 'баклава' [ПД,119].

**Бла́говец** (и: **Бла́гувиц**) m 'име на празник, Благовештение' [СК,319]; ~ *тежук и не сă работе* [ТГ,46]; ~ *то́-ј пра́зник уф-про́лит, нăто́о де́н мо́мичките сă-зă-у́чуват дă-ме́сат. Дуде́к ме́сат ма́јките им со́л'ат шике́р уф-те́стто. Пра́ват бла́га пуга́ча. Нă-Бла́гувиц нăмале́чките мо́мички им-ду́пат у́шичките д-им-кла́дат убе́чки* [ПК,II,24].

**благодаре́ние** n **1.** 'чувство на благодарност' ~ *сајби́ата ги зема́ пари́те сос голе́м ра́дос и сос благодаре́ние, му чини́ тесли́м кăштата* [V,PM, 15]; и: **благодарениа** ~ *пак то́ј нема́л то́лко благодаре́ниа за водата, но гле́дал да го сатру́е* [V,PM, 257]; **2.** 'желба, намера' ~ *а́ма ја́зе, кату си најдех сега сос тебика, немам, бр-*

*áте, благодаре́ние да гу зе́мам óшти еднoч* [V,PM.11].

**благодари*** impf, pf 'чувствува и искажува задоволство (благодарност) од нечија постапка' ~ *му вели: "синку, благодарим ти динеска, што ми помогна* [V, PM,84]. Заб.: во примериве среќаваме случаи (конструкции) на употреба на глаголот *благодари* интересни од гледна точка на придружбата (отсуството) на кратката заменска форма за директен / индиректен објект, односно повратната заменка – **са (си),** необични за литературниот исказ и од гледна точка на категоријата преодност: ~ *отсекли jă и завчас сă смирили, и неjа благодарили и jă дарили* [V, PM,282]; ~ *цáрјут гу земá сос нéгу аф една́ трапéза, jад'áха кату брáтќа, му чини дрéхи хáрни гу и́маши млóгу на севдá, и тóј са благодари́ мóшни сос цáрјут* [V,PM.9]; ~ *как видела толкува алтăни, са благодари́ла и велиши сама себи си: "ах Божачки, дека е сега мăжют ми да види, кăсмет'ут што му докара"?* [V,PM,32].

**благослóвен** (и: **благусловéн**) adj 'тој што има *благословија* (поткрепа) од бога' ~ пчелите се третираат за *благусловени* зашто тие даваат *ликувит мед и восук* [ТГ, 400]; ~ *блажéна ти на жéните, и благослóвен сéмито уф тфóјто сăрци* [MV,K, 328]; ~ *ráдуј-с прирадóсна, Гóспот су-тéб; благословéна ти на жéните* [MV, K,315].

**благослóви** (и: **благусóви**)* pf 'искаже желби и молби за поткрепа од бога (за добар крај на некоја работа)' ~ *а зéл лéпот, благусуви́, да и скąрши́* [MV,K,335]; ~ *да фати́ да си прикажўва, и благосови́ на Бóга* [MV,K, 321]; ~ *дéтето, кату земá áф рăки имáниту, сóс мăра врéме гу чини́ две кáта пóвики: гóспод гу благословил* [V,PM, 153].

**благосувéјне*** n 'искажен благослов, молба за божја помош' ~ *сăто благосувéјне шо си дăдé на свáдбăта му дăде гóспуд мăлéчко на нивéстта* [УЕ,28].

**Благýнут** m, top. 'име на планинско место пошумено со дабово дрво *благун* Quercus conferta' [ПГ(К)].

**блąгусéмка** f 'кајсија со големи плодови, семката ѝ е блага' [ПГ(Ф)].

**благуслувени дубици** pl ~ тоа се овци, крави, волови, биволи и коњи [ТГ,371].

**благушовве** (и: **блăгушóве**) impf 'искажува добри желби за благосостојба, среќа и се моли на Бога за нив' ~ *вéчăрта, спурти сăбутта, тáткуто, мáјкта, сóјут сăт ќи сă збéре... Нáпкумта ќи зéме тáткото шó дą би́де ут рýăбта, ќи блăгушóве, ќи фăрл'е уф куфчéгут* [ИГ,114]; – по венчавката ... зема збор кумот и *благушовве*: ~ *"ка е арно Госпуд нека даде! Да ни са живи младенци: колко имат коса на глава толко век и касмет да имат.Ваја гудина винчајне, удгудина криттејне. Здра ми си!"* [ТГ,184]. Заб.: во последниов пасус имаме употреба на глаголски именки од свршени глаголи: *винчајне* и *криттејне*. Благословот може да следува и како израз на бл-

агодарност; т.е. *сă благуш-ове* кога нешто се добива, пр. *цамаларот* кога ќе го даруваат со жито тој *благуш-ове: Госпут да ти даде толко жени колко типциjи жито* нé даруваш [ТГ,343].

**блáјна** (и: **плáна**) f 'направа за мазнење штици, голем струг' [КЕ,246].

**блак** adj **1.** 'со сладок вкус, орр. на горок' ~ *арам да ти бида л'ута рак'ија, шо ја пијиш / и рујно благо вино* [МЕ,В,261]; ~ *куту свеќа да биде прав, куту мед да си биде благ* [ТГ, 285]; ~ *да му фатиш врана којна за узда / да гу врзиш за благата јабулка* [ТГ,370]; **2.** 'пријатен, вкусен' ~ *úди и м'éч'ката, сă курдúсува да јąд'é кадăнфатм'ą. "Ох-ох-ох, блáгу Тартанóхч'ą!"* [MS,t,51]; **3.** 'пресен': **мл'аку благу** (= пресно млеко, што не е скиселено) [V,PM,294]; ~ *но утри заран един казан мл'аку благу ке да вар'а, тинака аф казано нетри да влезиш да са кăпиш* [V,PM,46]; **4.** изр.: **блáг чувéк** 'мирен, толерантен човек' ~ *тóо Динúш нóго блáк чувéк, нă-мóį ш до:-чýјш дă-сă-нăл'ýте, дă-вúкне* [ПК, II,20]; **благ глас** 'мил, пријатен глас' ~ *детету имаши глас, толку му беши благ, којто не може да се искаже* [V,PM,37]; **блáга мо-ј кăрфта** ~ *дóбąр е, нé сă-кáре, нé сă-л'ýте, Питрýш сúте гу-сáкаа, блáга му бúше кăрфта;* ~ *то... кóмарто гу-издée, от мо-ј блáга крăфта, зăтóо* [ПК,II,154].

**блąнýчкą** f 'јагодка' (дива и питома) [ПВ(К)].

**блатина** 'влажно, мочурливо место' [МЕ(Р),170].

**блáто** (и: **блáту**)* n **1.** 'голема површина под вода што не се движи, мочуриште' ~ *шо видéле мăка на Севаступол' уф блáтуту* [MV,K,314]; ~ *а на стредú блáто има еднá вúшна кáрпа* [ШГ,I,64]; **2.** 'измешана земја со вода, кал' [ПВ (К)].

**Блатту** n, top. 'име на место, мочуриште' (сп. *Еницевардарско Блато*) [МЕ(Р),170].

**бле** adj 'небесен, светло син' [BV,29].

**блée** impf 'кога јагне или овца пушта глас' [ПГ(С)].

**блúже*** impf 'со јазикот поминува по некоја површина' ~ *"кá му-клăдé имăто?" – пúте тó: – "ближéш, ближéш, рéкла, нăчнéш"* [ПК,II,226].

**блидúца** f 'кожна болест, пропратена со меури кои што предизвикуваат свраб, но немаат вода' [ТГ,237]. Во централните говори (македонски) се вика *сугреб;* обично се добива кога се работи во голема прашина. Во Гевгелиско ја лекуваат така што детето го принесуваат (разголено) кон *кумијната* (остаток од грозје кога се прави ракија), кога ја вадат од казанот за да го фати пареата [ТГ,125]; др. начин: при лечењето болниот се мие со вода во која има варено лисја од црна смоква [ТГ,237]; во Кукушко: 'ја лекувале со мажење на телото со матеница' (во минатото) ~ *тá-ј бóлис, сă-јавýве сáма ут-сéбе, вéл'ат уд-јáдне излéве. Сă-ликýва ус-цвúка ут-сúринто. Сă-мáже чувéк и таќá пумúнуве* [ПК,

II,24]; сп. уште: **блидица** 'црвено петно што се јавува на кожата од болеста шарка' (?) [СК,319].

**близина** f 'место што не е далеку' ~ *и испадне вонка дă-виде дали има негде ојгин нă близина* [ПД,168].

**блйзич'ку** adv, dem. од 'близу' [ВС(Д),61].

**блйзна** (и: **блйзна**) f **1.** 'лигава кора што се фаќа на долниот дел на пециво', односно 'долниот дел од леб (или пита) кога не е добро испечен' [ВС(Д),69]; ~ *ка нема дă-сă-пугоде пăндуспанто, уд-дол му-сă напраувe адна кут-жила, кут-фаша, нă тоо му-викат близна* [ПК,II, 24]; **2.** adj 'блиска, позната' ~ *с'една на суфрата пак каздисан и тој близнојут-му аратлик му дава вино сăс фармајќ* [MS,t,60]; [MS,s,8]; **3.** 'кален дел на секира' ~ *ка ќи-ј̣ турат нă-бăлтиита чилик - то-ј̣ близна* [ПК, II,24]; 'остриот дел од сечилото – челичен' [КЕ,246].

**близнак-трн** m 'две гранчиња од трн (чалија) сраснати паралелно; од нив се отсекува парче 3-4 см. и се става на капата на новороденче за да го зачува од *лоши очи, да не гу урочат*, покрај него се зашива уште сребрена пара за да биде чисто (бебето) како што е среброто и крст – за да биде здраво и да го чува Господ. Во ретки случаи некои родители зашиваат и *амајлија* (= талисман) што ја добиле од оџа или од дервиш [ТГ,108].

**блйзнак** m 'дете родено во исто време со друго дете од иста мајка' [ЛС(К)].

**близначе** (и: **близначи**)* n, dem. 'дете родено истовремено со друго дете од иста мајка' ~ *дирвишинот ги учи харно близначинтата: д'ате-то са и чинило баш џинџиа* [V,PM,141]; ~ *бабта ги искри близначите... и ги зема от тамо бабата близначинтите, ги фарли на реката* [V, PM,141].

**близнуве*** impf 'раѓа истовремено две рожби' [СК,319].

**близу** (и: **близо**) adv **1.** opp. на 'далеку' ~ *ка си стигнал близо село / на пăт срите една баба* [ТГ,334]; ~ *близу при сиромахувата кăшта имаши една кăшта, на која сед'-аши един владика* [V,PM, 37]; во Солунско: **блйз'ạ** ~ *и гл'еда вудинч'арину, ич' му ни вр'ăви, утива близ'ạ, пак му навикува* [MS,t,43]; ~ *и пурăнч'и на измиќарката: "сă за заспи кирија̀та, да ја ни разбудиш' , да ни пош' близ'ạ хич'!"* [MS,t, 13]; во Серско–Драмско: **близе́** [ВС (Д),62]; **2.** 'речиси, скоро' ~ *близу три година га имаши кату добитук* [V,PM,29]; ~ *му вели: "да ми платити парите, што длаговати..., ча има толку време, близу две години, как сти земали иманиту"* [V,PM,21]; сп. **блиско.**

**блйзук*** adj, **1.** opp. на 'далечен'; **2.** 'оние што во семејното стебло се наоѓаат еден покрај друг' ~ *ќи одăт кăј некуј уд нејнте нај-блиски рудини, да речиме кăј чичко му, кăј девирут, кăј вујче му и кој да бил* [УЕ,27].

**близăн*** adj **1.** 'оној што се наоѓа недалеку' ~ *иди тука на*

*близнио хан, спи там* [V,PM, 280]; **2.** 'роднина, пријател'.

**блика** impf 'надоаѓа (течност) во голема количина' ~ *имум млéко, блúке, áм нéјќе дă-цúце дéтто* [ПК(Г)].

**близко** adv 'во непосредна близина, opp. на 'далеку' ~ *вắлчто, мéчто, лисúцта стóт, ду-нúх-сă, тăкá блúско* [ПК, II,229]; ~ *утишал Предлозан, го нашал дека спие, са дебил, утишал близко ду него* [V,PM,272]; сп. **близу**.

**блу́кнува** impf **1.** 'нагло потопува нешто во вода и се создава шум' ~ *иступл'óвами вóда, фắрл'ами мрăва брáш'ну н'éтр'ą ... гу блýкнувами и пр'éлуту н'éтр'ą* [MS,t,6]; **2.** 'нагло (со шум) влегува некаде' ~ *Тýрците блýкнаха н'éтр'а* [MS,s,9].

**блу́стур** m, bot. 'тревасто растение со крупни лисје – служи за исхрана на луѓето, штавеј' (Rumex alpinus) [ПК, II,24]; [KE,207].

**блу́ткав** (и: **бл'у́тăф блắткаф**) adj **1.** 'јадење што нема доволно сол, безвкусно' [ДС(К)]; ~ *бис-сóл': јáдинто вáдин тé-ј нóго бл'ýтăво* [ПК,II,24]; **2.** fig. 'досаден, глупав' (најчесто за разговор) [MS,s,9].

**блắва** (|| **бắлва, бл'у́ве**)) impf **1.** 'ја повраќа храната, блуе (од болест или пијанство)' [MS,s, 9]; ~ *ако бл'ýве излéве (испáѓе) уд-нéго зăлéно или жắлто* [ПК,II,240]; [ИГ,123]; [CK, 319]; **2.** 'плука' ~ *кој ú јадел главата, са чинувал цар, а кој сăрцето,ката заcтра пу един алтăн бл'увал низ устата* [V,PM,274]; ~ *как што збуруве, мила мале / бисер си бл'уве* [ТГ,197].

**блắвани** n 'повраќање, исфрлање на храната низ уста, блуење' [MS,s, 9].

**блăги́нка** f, bot.,Quercus 'вид даб' [ПК,II,24]; сп. **блăгу́н**.

**Блăгóјуфгрáт** m, top. 'име на град во Пиринска Македонија' ~ *тáм тăргнáме дéк Цумјá, Блăгóјуфгрáт* [ПК,II,219].

**блăгу́н** m, bot. Quercus 'вид планински даб, има куси рачки на лисјата' [ПД,124].

**блăгу́шка** f, bot, Fragaria 'ниско тревасто растение (планинско или градинарско) со црвени вкусни плодови, јаготка' [ДК, 104].

**блắнд'á*** impf 'лута, талка' [MS, s,8].

**блăнкéта** f 'покривка, чаршаф за на маса' [CK,319].

**блăскáвица** f 'молскавица' ~ *кăквá стрáшна блăскáвица-ј вóнка, чúниш зéмна ќи-сă-зéме* [ПК,II,24].

**блắске** (и: **блắсќе**) impf **1.** 'светка на небото, молска' ~ *зăфăтú дă сă блắсќе. гáлиба ќи дóжде* [CK,319]; ~ *нóго блắске, ќи-вắрне*; **2.** fig. 'удри' ~ *áк тă-блắснум аднá ќи-вúј̣ш áрнуто; сп. сă-блăснáа, сăфú крắф сă-чинú* [ПК,II,24].

**блắсни*** pf **1.** 'молсне, блесне' ~ *кату си скарши ųамут, блăсна слăнцету нетри аф кулата* [V, PM.50]; **2.** 'погледне (брзо и остро)' ~ *т'анака гу и блăснала момчету и гу ареса мошни* [V, PM.56].

**блăсту́нка** f 'инсект што содржи фосфор и светка навечер, обично се јавува во летните месеци, кога е жетва – светулка' [ПД,114].

**блắха*** f, zool. 'болва' ~ *му р'éч'и: "тóс вéч'ер млóгу блắха им'ắш'и!"* [MSt,75].

**бл'ўдо** (и: **бл'ўду**) n 'сад, *ш'ту клáвами мáн'џ'а* ' (чинија – од порцелан или од земја, но не од бакар, којшто се вика **линѓéр**) [MS,s,9]; ~ *"úч' ни јáди, глáдин за си л'éгни, тóс в'éч'ер, да му закáрам гóр'ạ инó бл'ўду мáн'џ'а"* [MS, t,37]; ~ *утинóш' ги клáва н'éгувит'ạ хрисавикá, ш'ту ји ги дáди, на инó бл'ўду* [MS, t,12]; [CK,319].

**бл'ўт** m **1**.'плиток сад со кој се носи варена пченица в црква' [KE,271]; **2**. 'сад, чинија' [ПВ(К)].

**бл'ўфка** f 'повраќање, кога човек ја исфрла храната' ~ *мисă-бурáве: унăтре курéмо мисă-бурáве, куту нă-бл'ўфка мăкáре* [ПК,II,242].

**бóбо** n **1**. 'општ назив (од детскиот јазик) за нешто пријатно за јадење' ~ *мáма ќи-т-дóнце бóбо ут-тáмка: ниблибúа, сéмки, бọмбóни. Тó-ј бóбо. Кá ќ-óде нéгдин мáјката, о-устáве мăлéчкуто и такá му-вúке. Ин' па дујдéла: "вúди шó-т-дунцé мáма, бóбо'* [ПК,II,24]; сп. ~ *ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти донесе бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'* [ТГ,84]; **2**. 'овошен плод'.

**богáз** m 'теснец, тесен простор низ кој се влегува во морски залив, односно се поминува меѓу острови, лошо место' ~ *и на едúн богáз нéтри фăти лóш вéтăр, морéту са разл'ути... фати да са мóли на Бóга за да гу куртулиса от óниј бед* [V,PM,14].

**богаз'ај** m 'дел од приготвувањето на свадбениот церемонијал' ~ *ошти за рано за подат малки деца да акалесат селото, вел'ајќе: "добро вечер, добр'а ви најдохми, нá да сти акалесани откаде нивјастата-богаз'ај"* [V,PM. 248]; в. **богазиа**.

**богазиа** f 'парче хартија' ~ *тој хламбор го чинат с алава богазиа и сос зелени кăтки* [V,PM,248].

**Богариово** n, top. 'име на селска населба во Солунско' ~ *и чиниха сватбата, тамо на Богариово си венчаха... ги занесех на Богариово* [V,PM, 164].

**богáт** adj 'оној што има многу пари, имот, орр. на беден' ~ *без да знам јáзе, ми армáса тýка сос едúн богáт човéк* [V,PM,11]; ~ *хизмиќáрот ... сă чинú млóгу богáт, от господáрот му пóвики* [V,PM. 27]; ~ *млóгу беши богат, ... али понéже Господ не му дадé чéду, и за товá млóгу си молиши на Бóга* [V, PM.29].

**богатлак*** m 'богатство' ~ *колко за богатлака, толко оште и за чашата ... и ходили сичките от наоколо да ја гледат* [V,PM,285].

**богатски*** adj 'што се однесува, односно припаѓа на богат (човек) – богаташки' ~ *но тинака некоја богатска мома да не земиш, туку брат ти, што има една хизмиќарка, она да га земиш* [V,PM, 85]; ~ *и му даде други дрехи богатски* [V,PM,85]; ~ *и на н'áхто не казá, што и вúдел аф богáтската кăшта* [V,PM, 17].

**богача** f 'голем леб (3 до 5 кгр.), печен во тепсија, погача' ~ *испекла си еднă*

*пепелашкă (богача) и седнала да вечарјă* [V,PM.287].

**богов*** adj 'она што се однесува до претставата (и култот) кон Бога' ~ *та се вăрна мајка му и му каза, што е Богова повелија* [V,PM,265]; ~ *прă-мăтáрто ричéли: "зилéно мąслéнце, бóгуво мąслéнце"* [ПК,II, 346]; ~ *барлúвоју cóс áнгел бóгув отúде прéт Гóспода, му са поклонú* [V, PM,126].

**Богородúца** (и: **Бугрóјца**) f 'мајката Христова, голем христијански празник кога се слави мајката божја (28 август)' [ДС(Ч)]; [ПК(Г)].

**Богороички завăрток** m, top. 'место на Вардар, покрај селото Богородица, таму водата врти и затоа се вика **завăрток** [TГ,397].

**богýр** m 'крупно мелено жито' [BV,29].

**бод** m **1.** 'железце прицврстено на едниот крај од *устенут* (остен) со кој арабаџијата ги тера (*ги боде*) биволите' [TГ,421]; **2.** 'начин на везење' ~ *уф едúн бóд* (= со едно боцкање на иглата) [ПК(Г)].

**бодúн** (и: **боедин, будúн**) pron **1.** 'никој' (било кој) ~ *такá и сéленéте стáнаха па от-úдуха при пéштерéта и нáј-духа дýпката отќадé са вл'á-ва, амá не мóже бодúн да флéзе тáм* [BC(Д),65]; ~ *и ни-вúд'увáш'а момáта фаф-ко-нáка дрýк будúн от-змúа бá-шка* [BC(Д),80].

**бое** (и: **бóи, бó:, бој̑**) (**сă**) impf 'чувствува страв, се плаши' ~ *кату чул това нешчо, се уплашил и кату се боел да не би брат му саке да убие и него зел да бега* [ШК,V,420]; ~ *и са-боéше, и са-б'éше момáта разжелáла, и зé да зáпла́че и зарóни дрéбни сăлзи* [BC(Д), 81]; ~ *сă грăбнýвăт ... Вóа му кăжý-ве: "Јас сум, ним сă бóј̑"* [ИГ,114].

**боеднач** adv 'никогаш' ~ *момите ни сја ужен'ýват, зашто боеднач ни са сја пред слăнце омили* [V,PM,284]; ~ *и боеднач ни хи давала слаток л'аб да јаде* [V,PM, 186].

**бóжа крáвичка** (и: **бóжува крáва**) f, zool., во Еницевардарско: 'вид инсект' [KE,264]; 'инсект буба мара, калинка-малинка' [CK,319].

**бóжи гóспуди** voc. ~ *вилú: "éј, Бóжи Гóспуди, т'éс ч'éш'ма, иднáта ч'éш'ма да стáни вú-ну"* [MS,t,80].

**божиј*** adj 'она што се однесува до претставата (и култот) кон Бога' ~ *ајарлија работа, Божиј чувече!* [TГ,332]; ~ *амин, браче Стујане! Уд твоја уста уф-Божји уши* [TГ...].

**божилăк** m 'природна појава кога сончевата светлост се разложува на своите составки прекршувајќи се низ дождовните капки; оваа појава се случува само летно време – виножито' [KE,248].

**божиќов** (и: **бужиќов месиц**) m 'времето (периодот) кога паѓа празникот Божиќ' – по стар стил декември [TГ,99]; го викаат уште и: **гулемј-ут**.

**Божички** (vok. од **Божичка,** преку **Божичке** – со редукција) ~ *как видела толкува алтăни, са благодарúла и велиши сама себи си: "ах Божички, дека е сега мăжот ми да*

*види, кăсмет'ут што му до-кара"?* [V, PM,32].

**бóзлик** m, bot. Sambucus nigra 'дрво бозел' [ПВ(К)].

**бозлугана** f 'вид оружје, железна топка со рачка, боздуган' ~ *са прости сос них и си арматоса едно чисто сос сабјата и сос бозлуганата* [V, PM,225]; ~ *влезе чамурџиолу нетри ... и заедноч вјахна наврăх неа, кату џелат една бозлугана ја удри* [V,PM, 233].

**бóзуф** adj 'со боја каква што има бозата, сиво-кафена' [CK,319]; ~ *шó износúх á̯ін бóзуф фустáн, óш гу-пó-мтум. Имах и бóзуви имиҥú̯і, пăпýџи* [ПК,II,24].

**бóзăл** m, bot. Sambucus nigra ~ *(тóо-ј) дăрво, порáснуве кулку аднó дăрво ут-кá ќи-пумúнат гудúни. Џăфте бéли-жăлтнú-кави кúтки кулку шáкта кá тé-ј рăшúрна. Сéтне дáве плóт - мăлéчки тупчúнка, пăрво сă-џăрвéнки, сéтне ст-анýват џăрни, нóго вапџýват* [ПК,II,24]; сп. **бóзăл'** [CK, 319] и **бóзлик** [ПВ(К)].

**боилија** adj 'со висок раст' [V, PM.363].

**бој** m 'висина, раст на човек' ~ *и фатиха сос арапинут си бориха многу време, и гу забухна на арапина девет бојуви нетри на земјата* [V,PM,45]; ~ *аналóгус на нú-вата на кувéт'у мóжи да ст-áни дур на крăсту т'ут'ýн, мóжи да стáни идúн бóј* [MS,t,5]; ~ *ееј синко, ти многу л'ап ки јадиш у мени, на утри ки ти извадам моите три керки, и трите един бој* [V,PM,278]; сп. во Дојранско: *фăрлú бóј* 'порасна' [ПД,116].

**бој** m 'дел од женска облека, здолниште – сукна' [BV,29].

**Боја** (и: **Бојо**) f 'женско лично име од Гевгелиско' ~ *фати се, Бојо, на оро / орото грубе биз тебе* [ТГ,369].

**бојак** m 'војна', 'војник' (?) ~ *л'уто крал'а кăлнат / зашто ни ји зима / нашите синове... бојак да си праве* [ТГ,348].

**Бојка** f 'женско лично име во Гевгелиско' [ТГ,369].

**Бојко** m 'л. име од Солунско' ~ *напкун питами: "Кој излезе сега наскоро от свадбата?" "Ште, излезе Кекаро и Бојко, двојца"* [MC(B),92].

**Бојмица** f, top. 'име на село јужно од Гевгелија, во Егејска Македонија' [ТГ,246].

**бојндрук** (и: **бóндриќ**) m 'дрвена направа за впрегнување на рогат добиток, јарем' **1.** ~ *нă едúн бóндриќ сă пригнý-вăт двá вóла* [CK,319]; **2.** 'дел од свадбениот церемонијал – во куќата на девојката, пред да појдат в црква, ќе застанат заедно зетот и невестата, преку нивните глави мајката на девојката ќе префрли еден пешкир, т.н. *бојндрук*, а таткото ќе зема чаша вино, ќе отпие малку а остатокот (и чашата и виното) ќе ги префрли преку нив, со благослов: *"кога воја вино само ки са збере уф воја чаша, тоги един уд други да са раздел'те"* [ТГ,180]. (Заб.: се случува од *бојндрукут* на вратот на добичето да се сторат рани; ги лекуваат на тој начин што раната ќе ја премачкаат со катран, или ќе ѝ стават неварена пченица) [ТГ,397].

**бо́јник** m 'вид риба во водите на Пазарско' [КЕ,264].

**Бо́јчуф Ри́т** m, top. 'име на место во Кукушко, с. Морарци' ~ *и́мше а́дин ри́т овиќме Бо́јчуф Ри́т и уд-не́го, ут-та́м на до́лу сă-гле́јше Сулу́нско По́ле* [ПК,II,223].

**Бо́к** m 'според религиозното верување: натприродно суштество, создател на светот, на материјалниот и духовниот живот, на земјата и вселената' ~ *и ќа: но́сăт прăт ку́мут, ќи-м сă зăкла́јне три́ пăта (Бо́же, шо́ бạа будạле́сти!)* [ИГ,114]; ~ *гу пукăлна́ Кра́л'у Ма́рку, му р'е́ч'и: "тузи́, ш'ту ми гу сто́ри ни на Бо́га ду́ш'а да дад'е́ш' ни на з'е́м'а ко́кал да клад'е́ш'!"* [MS,t,39]; сп. изр.: ~ **пумо́жи бо́га** 'помогни боже' (поздрав), одговор: **да́ј ти бо́га**; ~ **пумо́жи бо́к-ти** 'помогни боже' (поздрав), одговор: **да́ј ти по́до́бру;** сп. уште: **бо́жи го́спуди** (израз за молба кон Бога) [MS,s,9]; **боже пумо́жи! сус леко да родум** – така се моли жената откако ќе ги заврши сите подготвителни работи и се спрема да ткае; глаголот **родум** е употребен фигуративно, се однесува на "раѓањето, создавањето платно од преѓа" [ТГ,363]; **бо́к ги да́л, бо́к ги зе́л** (кога човек не може да го поврати тоа што го изгубил се теши со ова поговорка); во пр. од Гевгелиско (забележан од Таневиќ) многу јасно се претставени двете фонетски посебности на југоисточните македонски говори: редукцијата и елизијата – на поздравот (пожелувањето) **дубрутро!** (= добро утро), односно **дубрувечар** (= добра вечер) се одговара: **дај бу'добро** (= дади Боже добро) ~ *ја и ричех, мале, дубрувечар / малој моме! / она не ми риче, мале, дај бу'добро* [ТГ,50,315]; сп. уште: **бо́к ба́ве, ама не́ зăбра́ве** ~ *не́што ак нăпра́виш ло́шо нăне́куј, о́н ќи-т-ка́же: "Бо́к ба́ве, ама не зăбра́ве" – ќи-ти вăрне диме́к* [ПК,II,154]; **јуд Бога да најдиш** (= клетва: Бог да те казни) ~ *мури, јуд Бога да најдиш, ле мале / и ти и пугача / мури, што ме даде, мила ле мале / на куќа бугата* [ТГ,197].

**боктиса** pf 'откажува, му се здосади' [V,PM,363].

**бо́л** adv 'множество од нешто, пр. род на овошно дрво' ~ *ила́јте мăр бо́л и́ма, ќ-и́ма зă-си́те* [ПК,II,24]; ~ *ва́ гуди́на и́ма бо́л ѕăрѕăва́т* (= оваа година има зеленчук во изобилство) [СК,319].

**Бо́латăм** m, top. 'име на место во Дојранското Езеро, таму фрлат мрежи (грип) за ловење риби'; зн. "широко фрлање (на грипот)" [ПД, 135].

**бо́ле** (и: **боли́**) (со форми на лични заменки – само во 3 л.) impf 'чувствува болка' ~ *сăрџто гу-ја́де, о́н уддéлно-ј ут-куре́мо, ама сăрџто гуја́де, зна́чи куре́мо гу-бо́ле* [ПК,II, 238]; ~ *по́пуко ка́ гувăрте, бăшка́ е о́н, а куре́мо ка́ гу-бо́ле – он це́л'о:* [ПК,II,238]; ~ *воф то време на Господ го болело зăбо, та му поминал и му оздравел от кадешо на тимено* [ШК,V, 420]; ~ *уста́та ма боли́* [ДС(Ч)].

**болезни́ф** adj 'оној што не е здрав, што често боледува' [ЛС(К)].

**Болен Дојчински гроб*** m, top. 'име на место во Солун' ~ *напкун сă-стретаха на Морската порта крај Болен Дојчинскија гроб* [МС(В),98].

**бо́ли о́чи** bot. Authemis nobilis 'боливач' [ДК,104].

**болика** (и: **були́ка, боликӑ**) f 1. 'болест' ~ *от афоресмоту сетни не проминали, млогу дни, дојде на селоту една болика* [V,PM,39]; ~ *ца́рица́та н'ӑ-ји ра́жд̀ала; були́ка гул'а́ма ја има́ш'и* [MS,t,30]; 2. 'болка' ~ *ги ударил по главит'а с тоӑгӑтӑ, и завчас сă фӑрлили в ӑзӑрото, та, от много боликӑ как хрипкали по ӑзӑрото, провалили го* [V,PM,291]; ~ *каталаху́ на но́с сирума́х жина́та-му би́ши дити́н'а, ја фа́тиха були́ки за да сă руди́ ма́лкуту* [MS,t,15]; ~ *дја́вулу и фл'а́ва на ца́рица́та у кур'е́му и пра́ви ин'е́ були́ки* [MS,t,31]; 3. 'душевна мака, болка' ~ *ја ка́зува фо́туграфи́јата: "н'ӑ́си ти?" т'а́ вили́: "ја-сă" ... "та́тку ни мужа́ да т'ą в'е́ни и ут на́с були́ка си умр'ӑ́"* [MS,t,10]; ~ *но на не́гу не му бе́ши за схе́дио де́рдут и боликата* [V,PM,18].

**бо́лин*** adj 1. opp. на 'здрав' ~ *пујно́ вр'ӑ́м'ą има́ш'и два́ аратли́ци, трӑ́гнаха за ра́бута; иди́н'у ни мо́жиш'и, бо́лин би́ш'и* [MS,t,46]; ~ *мло́гу здра́ви и́маш' ут бо́лин Дујич'и́н, да нато́ч'иш' тас калӑ́ч'ка за јуна́ч'ка верасија ('бис пари́') ... но́с бо́лин Дујич'и́н лижа́ш'и п'е́т' гуди́ни бо́лин* [MS,t,51]; и: **бо́лну** (adj, m,n) ~ *не́јнуто брат е бо́лну* (= неговиот брат е болен) [ПВ (К)]; 2. изр. **бо́л'ӑн сă-пи́те** (= кога се подарува нешто не треба многу да се зборува за подареното) ~ *ре́чме ниве́стта ги-че́сте го́стто, нӑ-ме́н мӑ-пи́те дал' са́кум и а́ска. Тугáј ас ќи-ј-ка́жум: бо́л'ӑн сă-пи́те* [ПК, II,154].

**бо́лине** (и: **бо́л'не**)* n 'чувство на болка, болење' ~ *ду-кӑт Да́биле ма́ле умира́чка, тӑка́, тӑка́, тӑка́ намӑли́ бо́линто* [ПК,II,240].

**бо́лис** (и: **бо́лес**) f 'состојба на организамот од која човекот не е здрав' ~ *вункашли́ф, во́нка пади́не, ло́ша бо́лис, во́нкӑшна бо́л'ка таа* [ПК,II, 240]; ~ *кога кукумавка куке, знај оти болес него ки има* (= ако птицата утка вика значи дека ќе има многу болести) [ТГ,247].

**бо́лка** f 'дел од женската облека, кошула' [ПК,II,24]; 'кратка надворешна облека, блуза' [СК,319].

**бо́лка** f 1. 'болест' ~ *са чини́ хикимџи́а, оти́де по касаби́те, ше́тал, хем ви́каши: "хекимџи́а! – ко́ј са́ка ста́ра бо́лка да излеку́ва?"* [V,PM, 28]; ~ *пујно́ вр'ӑ́м'ą три икимџ'и́ји сă развр'ӑ́вąха за бо́лкит'ą: "јо́к ка́џат бо́лкит'ą ут иди́н ч'ув'ӑ́к за дру́к"* [MS,t,42]; 2. 'мачно чувство предизвикано од болест или рана, бол, пр. во градите' ~ *царицата, от млогу болки, дојде дури на крај омирало* [V,PM,272]; 3. 'рана' ~ *це́лта рӑка мо-ј бо́л'ки* [ИГ, 123]; сп. поговорки: **бол'ка сус кола флеве ама низ иглини уши излеве** (= човек треба да се чува од бо-

лест зашто таа лесно доаѓа, но мачно се лекува) [ТГ, 274]; **бол'ката оде пу нас а не пу планинта** (= болеста е обична и нормална појава; со ова мисла се охрабрува болниот) [ТГ,248]; сп. и клетва од Гевгелиско: **бол'ка да та сутрије** (= да те фати тешка болест, да те уништи) [ТГ,319]; со исто значење: **бол'ка да та утепе** [ТГ,319].

**болну́к** adv 'изобилство од нешто, множество' [BV,30]; и **булнук** 'изобилство' [МЕ(Р), 170]; сп. **бăлну́к овци** 'многу овци заедно'; исто и: **бол.**

**бо́ло** n (веројатно од **бодило)** ~ *шило, бо́ло, пу го́ра о̣ди́ло, трӑн не устăви́ло* – поговорка (= брич) [ИГ,121].

**бо́л'а̣** f 'чувство на болка' [ВС (Д),67].

**бол'ме́** n 'тенок ѕид, преграда' [ПК(Г)].

**бо́мба** f 'експлозивна направа' ~ *дуjде́л не́куj куми́тин, сăрди́се се́лто, фа́ште Ту́рцте, ги-зăтво́ре уф-џăми́та и фӑрле две́-три́ бо́мби* [ПК,II, 218]; [ДС(Ч)].

**бо́п** m., bot. Faba 'грав' [MS,s,9]; ~ *бо́п ви вăри́х* [ПВ(К)].

**бо́шца̣** 'плод од дрвото трн, трнинка' [ПВ(К)].

**борба** f **1.** 'меѓусебно спротивставување; усилба да биде совладан противникот' ~ *го рашита Солун, кладе тил'ал, борба да са боре: ако го сăборат, да го зема̣т исир* [МС(В),97]; **2.** 'војна' [MS,s, 9].

**боре, бо́ри (сă)*** impf **1.**'настојува, прави усилби да го совлада противникот (пр. да го легне на грб и сл.), но без оружје' ~ *ка́ са́киш д-сă бӣ̯ме ус ко́пи (копија) и́ли дă сă бо́рме?* [ИГ,113]; ~ *иди́н ч'уфч'и́ја и уч'е́л да уре́, му зл'а́ва иди́н арасла́н (леонда́р) и му вили́ да сă бо́рат* [MS,t,77]; ~ *и на́јгул'а́мата ла́м'а му р'е́ч'и : "да сă бо́рими!"* [MSt,74]; **2.** 'се тепа до уништување' ~ *са моли: аман брате, куртулисај ме от таја страшна змиа, ча имам толку време, шо си борја сос неа!"* [V,PM,80]; ~ *на гора́та кату и́дех, тихи́са, излѐзоха ти́а хајду́ти, и Го́спод ми помо́гна та си бори́х сос ни́х и ги утепа́х* [V,PM,22]; **3.** 'се руши' ~ *толко врем'а има, от как градиме тăзи кула, и ни можеме да јă свăршиме: ден'а јă градиме, вечер сă бори ... тога т'а искарала камено от кладнецо, клала го на кулата и завчас сă дутиштала* [V,PM.126]; **4.** 'настојува да совлада некоја сила' ~ *ету глѐдат еди́н чове́к на море́ту, една́ дăска и́маши под не́гу и си бо́риши сос стра́шните далги́* [V,PM,24]; **5.** 'си игра' ~ *ама́ д'ӑт'а̣ту ста́на кувитли́ја, гу пӑхна ка́мин'у и сл'а́зуха вӑнк сăс ме́ш'л'ӑнта́та да сă бо́рăт* [MS,t,16].

**бори́ја** f 'труба, ќунец' [BV,30].

**бо́рина** (и: **борна**) f 'деланка од бор, служи за потпалување, односно осветлување; кога гори убаво мириса' [ДС (Ч)]; ~ *стани ми, стани, тенка Ванѓелино! / борна да нацепиш, огин да навалиш* [ТГ,177]; сп. изр. **сăс бо́рна с-аа па́ла** (= се однесува пр-

едизвикувачки, нетолерантно) [ПГ(К)].

**борѝчка (си)** impf **1.** (dem. од **се бори**) 'се труди да го совлада противникот, но без оружје' ~ *останá едѝн от деветѝна, и си фатѝ сос нéгу да си борѝчка тăкму три дéна и три нóка* [V, РМ,21]; **2.** 'пребарува, меша' ~ *зăшó бурѝчкиш нис тѝă шéјве* [ПК(Г)].

**бормалиа** adj 'алатка, она што содржи винт' [V,РМ.363].

**бóро** n 'вид орман со полици' [СК,319].

**борхана*** f 'винарска визба' ~ *ѝмаш ду пóртата чéшма сос жѝва вóда – на ти и тáсот! На борханѝте пѝх ракѝа и вѝно, нá ти и чáшите* [V, РМ.123].

**борч** (и: **бóрџ**) m **1.** 'обрска' ~ *јáс ѝмам бóрџ да си глéдам рабóтата ут тó шó ми пуштѝ* [MV,K,258]; ~ *му вéлиши: "јáс ѝмам бóрџ да си крăстам ут тéб"* [MV,K, 308];

**2.**'позајмени пари, долг' ~ *бóрџу и хýбаф сáт ни чéка* (= долгот треба да се врати како што е договорено) [M S,s,9]; ~ *а бе пезевенклер, вија толко борч имате на бегот и станахте да дојдите на Солун... с Трајковăт акăл дојдохти* [МС(В),90]; [V,РМ,15]; [СК,319]; [BV, 30].

**борчлѝа** (и: **борџлија**) adj, indecl. **1.** 'ако е должен пари и сл.' ~ *гу нусихме у дома и там псувиса... ка псувиса, ма фати жената му – ама та беше бугарка, потурчена – и ка видехме исап с иснафот, останах 30 лири борџлија* [МС(В),83]; ~ *му вели на јуврeиту: "зашто, син'ори, така го биити тузи христианско гроб?" ја те му вел'ат: "го биими, зашто тос християнин борчлиа ни б'аши, имаши да на дава триста и педесет гроша"* [V, РМ.173] **2.** 'задолжен е поради извесен неисполнет реципроцитет – треба да стори нешто' ~ *и јáзе сам борчлѝа да ти чѝнам дрýго, што сáкаш, сáмо за товá... да ти искáрам áф бéла зéмја, нé сам достóин* [V,РМ, 136].

**борџýва** impf 'должи (најчесто пари)' ~ *"Е, зима тој човек пари от вас?" – "Зима" – кажаха тија. "Е, ви ги даде назат, или ви ги борџува?"* [МС(В),83]; [BV,30].

**бóс** adj **1.** 'кога на нозете нема обуено чорапи или кондури' ~ *нă-тáа икóна сă-пýле кăко сити-Јóвăн бóс гу-кăрсте Исýс Кристóс нă-рéкăта Јóрдăн* [ДК,153]; ~ *боса мома река прегазила / шо и зела ду два златни српа* [ТГ,164]; **2.**fig. 'човек без ништо' ~ *пучекај што ки ти никне / ако ти никне бусилче / боса ки бегум пу тебе* [ТГ,100]; со посилно значење: **гóлабóс** [MS, s,9].

**Бóска** f 'име на врв, огранок на Беласица, името е добиено според формата', инаку во апелативната лексика на посеверната регија почеста употреба има зборот *цицка* [ПГ(Ф)].

**бóски*** pl 'гради на жена' ~ *блазé му тóа сăрци шо ти дражѝла на тéб, и бóскити шо ти дуѝле* [MV,K,328]; во Еницевардарско е запишана

еднинската форма **бо́ска** 'цицка' [КЕ,246]. Сп. **биски**.

**Босналиjче** n, dem. од Босна̀лија – 'момче од Босна' ~ *абре, Турче, веле, Босналиjче! / jac ќе ти дадам три града бакшиш на тебе* [МЕ(В), 259]; ~ *тогаj, братко, идно Турче – Босналиjче / jутдѐка било затворену ув апцаната* [МВ(Е),259]; ~ *па вjана коjна пеливана / па вjана Турче-Босналиjче* [МЕ(В), 265].

**бостан'*** m **1.** 'нива посадена со лубеници (и дињи)' ~ *еj мăжу, падарин беше нашта керка, бостан'ут беши jунакот, кешќа да урвише една либиница* [V,PM,279]; **2.** 'плодови – лубеници, дињи' [ПК(Г)].

**бостанџиа** m **1.**'земjоделец, тоj што произведува и продава бостан (лубеници, дињи)' [V, PM,363]; **2..** 'градинар' ~ *напкун она отиде на младо терзиjче, си крои от цар бостанџиjа руба, и отиде на берберот, си избриче* [МС (В),93].

**бостанџиjски*** adj 'она што му припаѓа на градинарот – градинарски' ~ *сă чини бостанџиjска руба и уружи Бошково кон* [МС(В),93.].

**бот** m 'дел на вретеното од воденицата – врв што влегува во *бабата* и го пренесува вртењето' ~ *до́лно: кра́j нă-вăрте́нто, де́кă вăрте нă-ба́бăта сă-ви́ке бо́т* [ПД,171].

**Бо́уву** n 'име на место во Мегленско' ~ *ут-та́м избигá уд андáрто, а та Бо́уву* [БМ, 197].

**бо́хча** f 'голема крпа (скоро метар на метар) во коjа се ставаат и се врзуваат повеќе работи' [ИГ,113].

**бохчалӑк** m 'подарок од: долна облека, чорапи и сл.; се завиткува во **бохча** (= крпа)' ~ *твоjта жена оздраве, твоjта жена оште ного деца ки ти роѓа... Там роѓа та жена ного деца – един биjл'ук, и секоjа година ми носише по един бохчалӑк* [МС (В),87].

**бо́ца*** f 'голем стаклен сад со тесна уста' [MS,s,9]; ~ *и с'е́тн'ạ си напулн'ува́ми у ш'иш'а́нтата, у бо́циту и така́ стуjи́* [MS,t,4].

**бо́цка** f 'прибор за jадење – виљушка' [ЛС(К)].

**бо́цка, бо́цке** (и: **бо́де**) impf **1.** 'притиска со предмет што има врв'; пр. ~ *во́лут бо́цке ус рăгóфто* [ПК(Г)]; [СК, 319]; **2.** 'втиснува, става со притискање; пр. сади расад од тутун или зеленчук' ~ *и́ш'ти иди́н да ụ'а́ска ч'изи́jи, друк да пу́ш'та ко́р'ин'ạ, друк да бо́цка ко́рин'ạ* [MS, t,5]; ~ *бо́цка ко́рин'ạ* 'сади коренчиња в земjа со колче' [MS,s,9].

**бочва** f 'голем дрвен сад за вино, ракиjа' ~ *баба прела / две клупциjна / да и клала / на бочвата* [ТГ,118]; ~ *и же́нта тó вре́ме, ко́га би́ла у-бо́чфăта уд-гла́дус.. си иде́ла се́мки* [ДК,150]; сп. **бăнчва.**

**Бо́чвăта** f, top. 'име на место (извор) во Солунско, с. Градобор' (сп. *бочва* 'дрвен сад за вино, ракиjа').

**бочник** m 'парче платно, како клин – дел од фустанот' (фустанот со коj игра **русалиjата** е многу набран, има околу 160 бочника) [ТГ, 223].

**бо́ш** adv **1.** 'кога нешто стои без потпора' ~ *нă-бо́ш зăстăнá, ќи-пáдниш* **2.** fig. 'зборување без аргументи' ~ *нă-бо́ш гуво́риш* (не е точно тоа што го кажуваш); **3.** 'нешто не добро планирано, без резултати' ~ *о́ди, áма нă-бо́ш ќ-испáдне рăбо́тта* [ПК,II,24]; сп. уште: ~ *бо́ш ра̣бо́та, ни́шту не́ би́ве* [ПК(Г)].

**бо́ш дуњá** f 'бесмисленост на живеењето, празен свет' [СК, 319].

**бо́ш лáф** m 'неоснована приказна' ~ *си́чко т'и́-шо́ ми кă-жу́виш е бо́ш лáф* [СК,319].

**Бошковица** f 'л. ж име (жена на Бошко) од Солунско' ~ *излезе, рашета малце много до града Призрена и виде на Танка Арнаутка, млада Бошковица* [МС(В),93].

**бо́шник** f 'дел од облеката, платно што се става на нозете, наместо чорап' [КЕ,272] ?; сп. **бочник**.

**Бошăво** n, top. 'име на место на средина меѓу Кукуш – Солун, с. Амбар Ќој'; зн.: 'празно место'.

**бо̣ăнáк** m 'силен пороен дожд' [КЕ,248].

**брáв*** m , zool. 'машка овца, овен, но со извадени полови жлезди' ~ *като́ си пас'éше брави́те, и са-небé'то заоб-лачи* [ВС(Д),79]; [ПК,II,24]; [СК,319]; ~ *и́ риче: "да на̣правиш едно поклони – погача, да напăлниш две долиј вино и да заколиш нај-големиот брав, и утри застра ки одими"* [МС(В),96].

**брáва** f 'клуч' ~ *зáкл'уч и зи́м га̣-брáвăта* [ПД,120].

**брáве** impf 'зборува неконтролирано во сон или од голема температура, блада' [ДК,103].

**брáву** interj ~ *и Ко́ста р'éч'и: "брáву на т'éб'а̣!" и му дáди ли́ра* [MS,t,70].

**брада** f 'долниот преден дел од лицето' ~ *Предлозан го факе за браата, го утепуве* [V,PM,273]; ~ *истум зготвил, па дошол педа човек лакут брада, му пусакал малце чорбичка* [V, PM,275].

**брáдавица** f 'мала топчеста израслинка на кожата' [ДС(Ч)]; во Гевгелиско народот верува дека се појавува ако се фати жаба, а жабата ја помоча раката. Се лекува со боцкање на брадавицата со игла во која има вденато конец, и откако се извади иглата конецот останува во брадавицата којашто за 3-4 дена ќе се исуши [ТГ,236]; сп. и **бардави́ца** 'со исто значење' [MS, s,6], односно **брáдуфца** [СК,319]; ~ *и́ма пу ли́цто брáдуфци, дáмги, дáмги ин-ви́киме, пре́хни нă-дру́ги мéста, ама ни́ă ни-ви́киме дáмги* [ПК,II,240].

**брад'áсан** adj 'неуреден, со голема брада – небричен' [ЛС (К)].

**брáдва** f 'направа за сечење дрва, секира' [MS,s,10]; ~ *арaслáнут стуји́, гу врăзува ч'уфч'и́јата; как гу врăза ху́бaја, з'é брáдвата, му удри́ у нуѕ'ăта* [MS,t,77]; и: **брá-два̣** [ВС(Д),68]. Сп. **балтáк** [MS,t,53].

**бради́нка** f, dem. од 'брада' ~ *мá-лка бради́нка* [ДС(Ч)].

**брáд'ас** adj 'човек со брада, неизбричен' [ДС(Ч)]; сп. и: **брад'áсан**.

**Брáзда** f, top. 'име на место низ кое тече вода' (с. Којнцко, Гевгелиско) [ПГ(К)].

**бра́зда** f '(издлабена) трага в нива оставена од плуг или рало, кога се ора' ~ *палај си извор студна вода / копај си бразда длăбока* [ТГ,212]; ~ *нạ ạдна́ бра́зда, нạ две́ – искăрăве а́дна чуве́чка гла́ва уд зе́ми с ра́лто, и нạ та́а гла̇́вта пишãло* ... [ИГ,110]; ~ *се́куј дă-си-тăргне бра́зда, дă-не́ му-о̇т бижа̇нците, дă не́ мо̇́ ора̇т* [ПК,II, 222]; сп. **бра́зна**.

**бра́знạ** f 'плиток долг ров направен од рало, бразда' [ВС(Д), 70]; **бра́зна** [ДС(Ч)]; сп. **бразда**.

**бра́к** m 'свеченост кога младич и девојка стапуваат во регуларни брачни односи, свадба' ~ *и ста́на ут-но́у бра́кут и са з'е́ха са̏с манџ'о́т, ш'у гу им'а̏ш'и ипаш'пистѝ* [MS,t, 74]; ~ *му пу́ш'та идѝн тилигра́ф и та́тку-ји, о́ти "з'е́нт'у и тфо́јта мо́ма тук сă". Му пра́ви идѝн бра́к америка́нскију ца́р'* [MS,t,30]; ~ *ă такмо́ват, пу́ш'тат прӑстин и на питна́јсит'а̏х бра́к за сто́рат* [MS,t,15].

**бракóва*** impf 'прави свадба, веселба по повод склучување на брак' [MS,s,10]; ~ *н'а́с нид'а̏л'а ш'ту бракóват, сă разбул'а́ва кумба́рата* [MSt, 12].

**бра́н*** adj **1.** 'собран на едно место' ~ *и пукрива́чката... бе́ши бра́ну ку́п на идно́ ме́сту* [MV,K,336]; ~ *и са̏ти шо бѝле та́мо бра́ни си нал'утѝле* [MV,K,325]; **2.** 'згрчен' ~ *да бе́ши навиде́на, бра́на, не́ мо́жиши да си испра́ви дибиду́з* [MV,K,278].

**бра́на** f 'земјоделска алатка за ситнење на изораното' ~ *дă-рвӑна-ј, ус-н'а́а сă-зăра́мнуве ни̇́фта ка́ ќа̇ изо́риш* [ПК,II, 24].

**бране*** impf **1.** 'заштитува, чува нешто, не дозволува некој да го земе' ~ *дујде́ Буга̇́рто дă-бра́нăт вѝќе нă-кăд Џумаја́, кăд Ду́пница нă-го́ре* [ПК,II,219]; **2.** 'не дозволува да се случи нешто' ~ *најдехме нија на пăтот един бил'ук овци, ама викнахми и станаха и браниха овците и не сă мешаха* [МС,81]; **3.** 'се залага, се застапува за некого' ~ *вѝкиме аркăлѝа, ѝма арка́ зă-не́го, шо губра́нăт* [ПК,II, 239]; ~ *ти за това кахăр ми бериш: тебе Госпот ке ти чува, ке ти брани!* [V,PM, 275]; **4.** – **(сă)** 'се чува' ~ *са́м сă бра́нăм* [ПВ(К)]; [MS,s,10].

**бранѝк** m, bot. 'зрнесто (житно) растение' ~ *бранѝк про́су с'а̏јаха пујно́ вр'а̏м'ạ ... по́др'ебну ут прусо́ту* (= порано сееја *бранѝк прусо́...* поситно од просото) [MS,s,10].

**брạну́ве** adj 'со направата *брана* ја ситнат изораната земја' [ПГ (С)].

**бра́т** m **1.** 'машко дете спрема другите деца од исти родители' ~ *ми ричеха: "коните да ги не трăчкаш, зари ки ти правими, как направихми на брат ти"* [МС (В),86]; ~ *стана́ от трапе́зата и отѝде на́ бра́т му на по́виш...снаха́ му, стана́ гу зе́ма за ракáта и му ве́ли: "о́х, бра́че, не́зна́м што́ да убба̏рними"* [V,PM,148]; ~ *от млогу му́ндр што бе́ши, ца́рјут гу зема́ сос не́гу аф една́ трапе́за, јад'а́ха кату бра́тка* [V,PM.8]; **2.** 'познат човек, пријател' ~ *вели на кадијскиј чове́к: "на ме́ника,*

*бра́те, не ми тре́буват алтӑни; же́на ми требуваши, же́на земáх"* [V,PM.11]; **3.** изр. **бра́т бра́т не́ ра́не – те́шко то́ шу гу не́ма** (= постоењето на релација меѓу браќа е многу корисна) [ДК, 107].

**бра́-та** m 'потсмешлив израз за оној што не ја бричи брадата' *~ бра́та гу-ви́кат то· шо́ и́ма бра́да* [ПК,II,240].

**бра̣тени́к** m – во повеќе југоисточни говори: 'полубрат, брат само по мајка (или по татко)'; и **брӑтини́к** *~ брӑтини́к е́ј не́ а́сӑл бра́т. Ни́а сме брӑтини́ци, а́ма но́го сӑсла́гме* [ПК,II,25]; во серско-драмската регија се јавува со потесно значење: 'побратим' [ВС(Д),67].

**бра́ти** m (vok. од 'брат', преку **брате**) *~ ка́к да ни пла́ч'ам бра́ти, до́јди риндо́ и ме́н'а̣ да м'а̣ иза̣д'е́ ара́пу* [MS,t, 51].

**братко** (и: **бра́тку**) m, hip.; vok. **1.** 'обраќање кон познат човек' *~ е, братко ти гу миниха тасот* [V,PM,280]; *~ тија ки рекли: "не знаеме братко!"* [V,PM,282]; **2.** 'галено обраќање, обраќање со симпатии' *~ кату чу цар'ут, повики гу сожали и му вели: "ади, братку, јазе ке да пусна човек сос тебика"* [V, PM,32]; *~ "јаз, бра́тку, кату́ те́бе бе́х таксилда́рин, и ме најдо́ха едни́ хајду́ци, ми собле́коха"* [V,PM,21].

**бра́туф*** adj 'она што му припаѓа на брат' *~ ве́ли на траго́вецат: "еј гиди траго́вец, господа́р мој" – му казу́ва бра́тувата му кӑшта* [V,PM, 13]; *~ "много стока најдех, токо сӑ размислих за братовите ми малечки"* [MC(B), 96]; *~ вели на жена́ му: "на́ша са на то́ј ча́с, же́ну, л'у ајди зе́ми ме́тли, да и́д-ими да га помитеми бра́товата ми кӑшта!"* [V,PM,19].

**братску** adv 'кога е нешто сторено добро, правилно, братски' *~ они двата браткa си гу делиха иманиту братску* [V,PM,82]; и: **брацки** *~ сичката праматиа им останала под дрвото, а двата брата си слезели и си га разделили брацки* [ШК,V,420]; сп. *~ јадејне и пијајне братски, исап глидајне – душмански* (поговорка) [ТГ,319].

**братство** n 'блиско роднинство, убаво однесување со меѓусебно помагање, најчесто меѓу браќа' *~ видите ли какфо е братството?* [ШК,V, 418].

**браткa** pl 'браќа' *~ не зна́иш ли, ча· ту́ка и́ма де́вет бра́тка хајду́ци, што не́ оста́ват чове́к да промине́* [V,PM,21]..

**братуч'е́нка** f 'женско дете од брат или сестра на родителите' *~ јас с'а̣д'ӑ́х иди́н в'е́ч'ер, ста́нах на-у́трина́та, си ути́дух у мо́јта братуч'е́нка* [MS,t,2]; сп. **с'е́тни братуче́нди** (= втори братучеди) [MS,s,10].

**бра́тче** (и: **бра́че**) n, **1.** dem. од **брат** *~ бра́тче и се́стра* [ПК,II,227]; *~ душе́л рет на̣ бра́тчито и на̣ се́стра̣та* [ИГ,107]; **2.** vok. (обраќање од снаата кон постариот брат) *~ниве́стта нӑ-де́виро муви́ке бра́че, а нӑ-зо́лвата и́ ви́ке сри́це* [ПК,II,24]; *~...снахá му, станá гу зе́ма за рака́та и му ве́ли: "о́х, бра́че, не́зна́м што́ да убӑ́рними"* [V,PM,148]; *~ пусе́струмте пе́а̣т: во́ди, бра́че,*

*во́ди | прет ку́м да а но́сиш | кум ќа а дару́ве | ду́јна ем нара́нѕа* [ИГ,114].

**бра́ца** f 'голема пила, кога се употребува треба да ја држат двајца, а дрвото што се сече треба да се постави на скеле' [ДК,104].

**брашнени́к** m 'дрвен сад, ковчег во кој се чува брашно' [ПК(Г)].

**бра́ш'ну*** n **1.** 'сомлени житни зрна (пченица, пченка и сл.)' ~ *тра́хна = ма́нц'а ут бра́ш'ну : прајат ч'а́сту, гу са̌хнуват, гу тра̌јат др'е́бну* [MS,t,65]; ~ *вили́ на манц'о́т-и: "бра́ш'ну н'е́ма, за по́да на удини́цата да ме́л'а́!"* [MS,t,78]; ~ *за ина́ тапс'а́ баклава́ ина́ ука́ ш'ике́р, идна́ ука́ ме́т, ука́ и пулуви́на бра́ш'ну* [MS,t, 8]; сп. *ра̌жну бра́шну* (= брашно од 'рж); *пшини́цину* (или: *чи́сту*) *бра́шну* (= брашно од пченица); *миси́рну бра́шну* (брашно од пченка, овде *миси́рка*) [MS,s,10]; **2.** изр.: **легнуве на брашно** (= се помирува со ситуацијата, ја прифаќа каква што е) [ТГ,193]; **кола дрва, кола брашно** (треба да се има дома кога почнува зимата) [ТГ,7].

**брашна̌ла̌к** m 'дел од воденицата, сандак во кој се собира брашното по мелењето' ~ *уф-брашна̌ла̌ко о-збират бра́шна̌нто уф-вудни́цта* [ПК,II,25].

**бра́шна̌нце** n, dem. 'од брашно' [ПГ(С)]; [ЛС(К)].,

**бр'а̌с** m,bot. Ulmus 'многугодишно растение со темна, грапава кора' [MS,s,10]; и: **брја́ст** ~ *најде́ на еди́н брја́ст от го́ри, и́маши гн'а́здо от карта́л* [V, PM,136]; ~ *има́ш'и иди́н бра̌с гул'а́м, удгор'а бр'асто́ кунди́са са̌с ко́н'у* [MS,t,20]; и: **бре́с** ~ *и та́ка, гла́дин са̌-свил пуд-адна́ дра̌мка, пуд-не́куј бре́с, стар бре́с* [ПК,II,234].

**бре́** interj **1.**'извик при обраќање, служи и за дополнување' ~ *бога́тиот му ве́ли: "а бре́ ка̌рпа́чин, е́ла да и́дими аф мо́јта ка̌шта: и́мам а́дни ве́тки папу́ци, да ти ги да́м да ги зака̌рпиш!"* [V,PM,17]; ~ *кату си зал'у́биха сос неа, фати т'а́нака да гу пита: "е, бре́ лу́ду мла́до, дали си ви́дел дру́га по-ху́бава от ме́ника?"* [V,PM,9]; **2.** 'обраќање со чувство на потсмешливост' ~ *му ве́ли: "а бре́ ти́нака не си када̌р сам се́бе си да хра́ниш, а́ми как ке да хра́ниш таква́ една́ же́на бео́фка?"* [V,PM,12]; **3.** 'изразува молба' ~ *фле́гле уф вра́та да гу зе́ма̌т, во́а чурба̌џи́ата ви́ке на де́тто: "ја́ і ја̌ (ја ги ја) бре́ ка́жи!"* [ИГ,111]; **4.** 'изразува чудење, изненада' ~ *и р'е́ч'и: "бре́ уд'е́ ми до́јди то́с ху́баф лака́рин", ги зго́н'ува ш'и́ш'кит'а икимџ'и́ји до́л и си ути́духа* [MSt,25]; ~ *бре́, ко́ј е то: шу-на̌пра̌ви́ ба́џата, си́чко* [ПК,II,227]; ~ *бре́ј шо́ би́ло!*; ~ *бре́(ј) шо́-ј у́буво!* [ПК,II,24]; **5.**'извик за предупредување' ~ *и́мше един Ту́рчин – пра̌вика́: "Бре́е, нусе́јте мла́атаниве́ста, мо́стут ќи па́дне"* [ИГ, 118]. и: **бра̌** ~ *ајн ден та́м, дру́ѓут ден стана́ме и а-бра̌, у-бра̌ ниа̌ и дуби́цте бе́гме се́ пу-кра́јо, пу ма̌ле́нки па̌тишта, та̌ка́* [ПК,II,239]; и: **бре́ј** ~ *бре́ј, ва̌лк, гл'а̌да́јте, ва̌лк, да̌ржа́јте* [ПК,II,224].

**бре́а** impf 'испушта воздух неконтролирано низ устата и носот (создавајќи специфичен шум) – кива'; сп. ~ *сą избре́а* (= кивна) [ДС(Ч)]; со исто значење: **кѝа** 'кива' ~ *сą избре́а* (= кивна).

**бреави́ца** (и: **бре́а**) f 'кијавица' [ДС(Ч)].

**бреза крава** f 'шарена крава' и – навредливо обраќање кон жена [ТГ,319].

**бре́г** (и: **бр'ắк**) m **1.** 'крајниот дел (ивица) од земјина површина што допира со поголема количина вода' ~ *пишу́м ки на́јдăт адна́ подăлбо́ка ба́ра, се́кăк требу́ва да и́ма а́рно бре́г* [УЕ,32]; **2.** 'рид, страна на рид' ~ *и́мше та́м и адна́ во́јчка, ја́ куту и́звурче... тăка́ пу-бре́го те́чше* [ПК,II,247]; ~ *ним стој, Перло, на брегут / брег се роне, ки падне!* [ТГ,369]; сп. изр. **Ут ту́к бре́к, ут та́м бре́к – уф сре́ди жи́ф чуве́к** – поговорка (= лулка со дете внатре) [ИГ, 122]; **3.** 'високо место в планина' [MS,s,10].

**бре́мена** f, adj. 'жена што носи плод во утробата, трудна' ~ *о́на устăна́ла бре́мена, а им-а́ле и-куби́ла и-ко́јн* [ПД,152].

**брдо** n 'дел од разбојот за ткаење на *ругузини'*. Всушност тоа е издупчено дрво што е поставено во средина на рамката за ткаење (притискање) и низ дупчињата поминуваат *врвците* , што претставуваат основа на *ругузината*. Со него (дрвото) т.е. рамката се притиска *рогузот* [ТГ...]. Некогашното вокално *р̥* во долновардарскиот говор (вклучувајќи го и гевгелискиот) има двофонемска вредност *рă* (односно *ăр*) но Таневиќ го предава само како *р* (сп. *брдо, врвци*); и: **2.** 'дел од разбојот, за ткаење платно' ~ преѓата, откако ќе се *навије* (пред да почне ткаењето) се *вдинуве уф нишалки и брдо* [ТГ,363].

**брз** adj 'орр. на бавен' ~ *да си купам, Каранфил'о / да си купам брза кон'а* [ТГ,173]; ~ *куту вода брз да биде!* – пожелување кон мало дете кога почнува да оди [ТГ, 122].

**брзица** f 'овца којашто се близни (раѓа по две јагнишња)' [ТГ,374].

**брзјак*** m 'место в река каде што водата брза' ~ летно време кога ќе надојде Вардар (по некој силен и пороен дожд) и кога ќе се замати по **брзјаците** и по **дунимечите** (таму каде што водата врти), онака на срека се *фрл'уве сертме* (= рибарска мрежа во вид на конус) [ТГ,393].

**брисли́ка** f 'специјален камен за острење коси, брус' [ДК, 106].

**бристи́га** f, bot., Ulmus 'дрво брест' [ПД,130]; сп. **бр'ắс.**

**брич** (и: **бри́ч'**) m 'многу остар нож за бричење' ~ *дą зе́миш сто́мнąта и чешил'ут и бри́чут – ти́ă три ше́ąве* [ИГ, 107]... ~ *бра́те, фắрли, ре́кла се́стрăта, бри́чут, да сă чи́не о́стри ка́мăјне* [ИГ, 109]; ~ *"ка́к да ни пла́ч'а: ма́јка-ти ти кла́ди ут н'е́тр'ą врата́та иди́н бри́ч' за да стắпниш', да сă ус'ąч'е́ш'!"* [MS,t,31]; во Серско со исто значење: *ксира́фи* [ДС(Ч)].

**бричак** m 'тој што е многу (до кожа) остри жен, избричен'

[ТГ,122]; изр. **стрижак бричак, на две јајца – квак!** (со овие зборови ги исмејуваат малите деца, особено девојчињата, кога се острижени) [ТГ,122]

**бричејне** n 'дел од свадбениот церемонијал: во сабота попладне, пред свадбата, додека музиката свири во куќата на младоженецот, еден од неговите побратими прво ќе го *натопе* (= насапуни), а потоа ќе го бриче. Првиот потег со бричот го прави некое "*дете сус мајка сус татко*" (со желба и децата на младоженецот да растат со мајка и татко), а потоа продолжува побратимот (со бричењето)' [ТГ,168].

**бричи** (и: **брич'и, бриче**)* impf **1.** 'со многу остар нож ги отстранува влакната, ниско до кожата (најчесто од брадата)' ~ *на дивéтто ден бáбăта Мијáл'ца ки зéва адно брúч и гу брúчăт (пýже úли пýжа)* [УЕ,29]; ~ *устáăве кóјнут ... уф áнут, испáжќе уф грáдут, флéве уф адúн дукáн (бибéрин) да сă брúче* [ИГ,113]; ~ *р'éч'и сфáтут: "бúш'и óш'ч'и пóóстра, си брúч'ах таш'áцимy си ускабú"* [MS,t,78]; **2.** изр. **тупен па не бричен** (= кога нечии започнати планови не се реализираат) [ТГ,145]; со исто значење: **измúјн нéцилúвăн** [ПК(Г)].

**брúчка** f 'нож за бричење, жилет' (го запишавме во дојранското село Патарос, додека во соседното село Фурка: *стругáлце*) [ПД,117].

**брúше** impf **1.** 'трие со крпа нешто за да биде суво' ~ *зăфăкáјќи уд-свéкурут и свикăрвăта, а нáпкум му-дáва адна рúза, да си и брúшăт рăците* [УЕ,23]; **2.** 'поминува со крпа по нешто со цел да биде чисто, да собере прашина, капки и сл.' ~ *и а бришúла су кóсата ут глáва на нóзите* [MV,K,288]; ~ *а зéле сфетéнаја рúза Христосува шо си бришá* [MV, V,328]; **3.**'чисти облека со четка' [MS, s,10]; сп. **брш'и** (и: **брăш'и**)*.

**бришимјан** (и: **ибришимјан**) m 'свилен конец' [V,PM,363].

**брúшка** f **1.**'крпа за бришење' [КЕ,242]; **2.** ~ *крпа зă-мúи не сăдуве, нéкуј ú-вúкат* **мијáл'ка** [ПК,II,24]; **3.** 'шарена, украсена крпа' ~ *на којнут пу адна бришка уд двете страни* [УЕ,31];

**бришка** f 'кола (коњска), нова, дотерана (украсена) со која ја земаат невестата' ~ *за нивéстата ќи-спрéмеа дрýга кóла, брúшка му вúкаме ниа* [КЕ,258].

**брúшкичка** f, dem. 'крпче, шамивче' (: за *бришење*) [КЕ, 245].

**бркал'ка** f 'голема лажица' (сп. гл. *брке* = меша) [ТГ,168]. Fig. 'жена, што прави сплетки, т.е. ги раскарува *(рăзбăркуве)* комшиите' [ПК(Г)].

**брливос** f 'болест од која овцата само се врти и оди како луда, одделувајќи се од *бил'укот'*. *Брливата* овца се лекува на тој начин што ѝ се отсекуваат ушите до половина, или пак роговите ќе ѝ ги пробушат со некое тенко сврдле; или пак ќе ѝ расечат кожа меѓу роговите за да истече крв; народот верува дека со оваа крв ќе истече и *брливоста*. Ако ни-

ту еден од начините не помогне, тогаш таквата овца ја колат, само што главата не ја јадат; некои не го јадат само мозокот [ТГ,380].

**брни капа** f 'детска, машка игра со капа' [ТГ,325] (возможно од гл. *обрни* ?).

**брод** m 1.'плитко место низ кое најлесно се преминува преку река' ~ *хеј, мори, моме јубава / дробни камејне број немат / широко поле крај нема / длăбоко море брод нема* [ТГ,99]; и: **брóт** (= плитко место, газилиште' [ПК, II,24]; 2. 'голем пловен објект' ~ *сă-кăчу́ве нă-бродо, с-избéгуве* [ПД,151].

**брои** (и: **брои́, броје, брóо, броi̯** )* impf 1.'последователно ги реди (кажува) бројките за да стигне до одредена цел' ~ *"кóлку вр'ăм'ạ и́ма ут тугáс?" т'á му вили́: "брói̯ ги рóгувéту! кóлку ч'атáл'ạ и́ма, тóлкус гуди́ни и́ма"* [MS,t,19]; ~ *дејна нока книга гледе / на пладнина азна броје* [ТГ,171]; 2. 'вклучува нешто во одредена категорија ~ *види́ на чешмáта да пи́ши еднó пи́смо такá: "кóј нé ки пи́i̯ от тáја вóда еди́н тáс, мăж не си брóи, от жéна по-олчáк i̯е!'* '[V,PM.122]; ~ *зéр и н'а: гă брói̯ш уф мóмте* (= зарем и неа ја вклучуваш во девојките) [ПК(Г)]; 3. 'дава пари со броење (пр. кога купува нешто)' ~ *и когá приближи́ врéмето за да брои́ пари́те на кади́ата, десетина дни́ по-напрéт ки-ни́са* [V,PM,19]; ~ *извади́ сто и педисéте хил'áди, ги брои́ на тел'áло* [V,PM, 15]; 4. изр.: **брóјни урéе сă-мóјте** (= имам уште малку од животот) ~ *шó; нé ки-живéм ус-óрăл'то, сă-знáа, брóјни урéе сă-мóјте, ми-сă-глéде крáјта ду́рмин* [ПК,II, 154]; **дéсит дă-у́дриш, адни́н дă-брóјш** [ПК,II,266].

**брóј*** m 1. 'цифра, одредена бројна количина од нешто' ~ *"ми́ нé о-знáм, рăчé, брóјо"* [ПД,145]; 2. изр. **број нема** (= нешто во голема количина) ~ *хеј, мори моме, убава / дробни камејне број немат / широко поле крај нема* [ТГ,99].

**брóл** m, bot 'трева од фамилијата на пирејот, расте високо до 1,5 м., има дебел, сочен, црвенкаст корен. Има членчиња како кај пирејот; стоката многу сака да ја јаде, но од неа се поддува, а може и да умре; називот го има во Гевгелиско [ТГ,382] и во околината на Дојранското Езеро [ПД,122]; кај бегалците од Кукушко запишавме **кајниш** [ПК(Г)].

**броќ** m, bot. 'вид трева што се користи за бојадисување преѓа во портокалова боја'. Заб.: во минатото се бојадисувало со билки – *каветузлија* (кафено) се *вапцувало* со лушпи од орев... а жолто-црвеникава нијанса се добивала од тревата **броќ** [ТГ,358]; и **брош** [ПГ(С)]; сп. **брол, блостур** (Verbascum) ?

**брујници** pl.tt. 'килибарни топчиња, наредени (и врзани) во круг на јаженце (околу 40 см.)' – ги држат в раце и со нив се забавуваат обично постарите и побогати луѓе' [ТГ,273].

**бру́ле** impf 'остри коса со специјален камен – **брус**' [ПГ(С)].

**бру́мбилче** n 'меур од дожд' ~ *куга лети́ дре́бан дӑш и стават бу́лки (бру́мбилчета) мно́го ста лити́* [ВС(Д),83].

**бру́мка** (и: **бру́нка**) f 'мозолче, мала раничка на кожата' [СК,319]; ~ *изле́ват нӑ-мла́ј̣те пу-ли́цто. Иѕле́ват и са́мо ут-се́бе (ви́кӑме оти сӑ-го́е, сӑ-го:), и а́к тӑ-пула́зе не́кује̣ па́ј̣к* [ПК,II,25]; сп. во Серско: **бр'у́нка** 'болен израсток на кожата со гној – мозолче' [ЛС(К)].

**бру́нчини** pl 'ситни брунки по телото на човек' [ДС(Ч)]; сп. **брут**.

**бру́с** m 'специјален камен за острење на косата' [ПГ(С)]; [ПК,II, 25].

**брусе** impf 'кога птица се движи (оди потскокнувајќи) по земјата' (пр. јаребица) [ТГ,387].

**бру́си*** impf **1.** 'бере овошје не со кинење туку со удирање, тресење' [MS,s,10]; со исто значење во Кукушко: **бру́ше** [СК,319]; ~ *чу́ке, субо́руве уд-дӑрвуто јӑбу́лки, кру́ши, сли́ви: висо́ко-ј, зе́ми а́јн пӑрт, и́збруши-ј ти́а нӑ-висо́кто*; **2.** изр. **шо́ бру́шиш чу́зди кру́ши ти?** (- *шо́ не́ с-ја́а гле́јш тво́јта рабо́та?* ) [ПК,II,25].

**бру́т** m 'ситни бронки по телото (обично) од големи горештини или нечистотија' [СК,319]; ~ *се́ сӑ-нӑпӑлни́х бру́т ут-уси́л'то; ~ се́ бру́т стана́х ут-то́пӑлто, пуд-бра́ата* [ПК,II,25]; 'ситни брунчиња, многу на едно место' [ТГ,108].

**брӑде́с** adj 'неизбричен, човек со брада' [ПВ(К)].

**брӑка*** impf **1.** 'бара' ~ *и с'е́днаха да ида́т; им'ӑха то́ч'ину ('пи́та') и брӑкаш'и сфа́т'ата иди́н но́ш'* [MSt,78]; ~ *да брӑка кӑшта с кириа* [V,PM. 165]; ~ *сӑ разбу́жда мума́та, брӑка ш'урбе́т' , да пи́ј, пути́ру пра́зин* [MS,t,21]; **2.** 'сака да купи' ~ *ут мрӑва гуди́ни с'е́тн'а̣ сӑ ла́ха да пр-умине́ но́с туц'а́рин да брӑка жи́вини* [MS,t,16]; **3.** 'настојува да земе, да му се даде' ~ *и́диш'и на полуви́нију пӑнт', исл'а́ваш'и дја́вулу, му брӑкаш'и во́да ... и му ја спи́ваш'и вуда́та* [MS,t,44]; ~ *уврејнут ... фати да брӑка главата, и сӑрцето и сплината* (од **кокошта**) [V,PM, 81]; ~ *ути́ди на бра́т-и́, му р'е́ч'и: "ми брӑка идно́ о́ку"* [MS,t,51]; **4.** 'предлага' ~ *ут мӑра вр'ӑм'а̣ дру́гата ца́рч'ина у страна́та му брӑка мурабе́* [MS,t,86]; и: – **(са) 5.** 'се меша' ~ *јас сум урач, уф тија работи не са бркум* [ТГ,326]; ~ *ама, уд ка фатија да са бркат Грци и Бугаре, тија адете загинаја* [ТГ,207]; **6.** изр. **уф едно бурило ем ракија ем вино, и па не са бркат** (загатка што се срекава во Гевгелиско; зн. 'јајце') [ТГ,290].

**брӑкне** (и: **бӑркне**) pf **1.** 'си ја стави раката некаде (пр. в цеб, торба и сл.) за да побара нешто' ~ *сӑ-ј̣ сира́ла ф-ко́шуфто и бига́ла... ка́ о́т сил'а́нто, тӑка́ брӑкнат: "у-у, пезеве́нк, ти́ ќи-нӑ-лӑјш, ќи-си-игра́јш с-на́с"* [ПК,II,225]; и: **бркне*** ~ *да ми бркниш де уф та пазва / да искариш де ќемер, ќесе / ќемер ќесе де алтӑнлија* [ТГ,95]; **2.** 'потопи нешто во течност'

~ *ним гă-бăрки тáа гнăсна вóда* [ПК(Г)]; **3.** – **(сă)** '(се) потопи пр. во вода' ~ *веле: "Дăј-го ти пăрстино нă-мéне, ти вéле ќи-сă-бăркниш у-вó-ота... ќи-с-утпýштиш дă-фá-тиш рúба, ќо-пýштиш нă-пăрстăно"* [ПК,II,264]; **4.** изр. **брăкни-извади** 'кога се постапува лошо со некого' (може и оправдано) [ПК(Г)].

**брăм** interj ~ *мýјте кá-м сă-зб-рáли пу-нéо: брăм, брăм* [ПК, II,233].

**брăнúца** f 'житно, зрнесто растение' [ПГ(С)]; **бранúк** ~ *бранúк прусó...* [MS,s,10]..

**брăс** m 'млади гранчиња од даб (со лисје заедно)' ги редат на дрво и прават *лисник* - како храна за овците за зимно време [ПК,II,25]; сп. **брăсте алúс кóза** (= кине овошје од гранка и јаде, или: со апетит јаде зеленчук ~ *зéла áдна марýла, брă-сте алúс кóза* [ПК,II,154].

**брăтчет** (и: **братуч'éнт, братовчед**) m 'дете, син од татков или мајкин брат или сестра' ~ *гу стритéме, а пá, áс му-сум брăтчéт на тóă* [ПД,172]; ~ *и стáнах на-ýт-ринáта, имáх идúн брату-ч'éнт тукá, имáш'и дв'ă ма-гáр'ąнта ... и утúхми дур у Лагадúна* [MS,t,2]; ~ *сега правихме свадба нија на селото, сă женише един, братовчед мој от стрико, дете Георгие* [МС(В),92]; сп. уште: **бăрчéт** ~ *зą гулéмјут нишáн дујдéа ... дéвирут (бр-áт му) ... бăрчéдăвци* [ИГ, 116]; и: **бăрточéт** ~ *Пúо бе, ел бăртọчéт, тăкá – тăкá* [КЕ,282].

**брăш'нал** || **брăш'нил** m,bot., Hedera helix 'растение што се лози по ѕидовите, дрвјата и сл. и преку зимата останува зелено' [MS,s,10].

**бу-у** interj 'шум што се создава при пукање на тешко артилериско оружје' ~ *бу-у, бу-у, тóпуфто прáват, бéгат Бу-гáрто, и óни бéгат с-нáс бăрбáр* [ПК,II,218].

**буáлка** f 'дрво како поголема дршка за секира' ~ *óна-ј кут-кóпăн, ус-н'áа бăркат ųú-бăрто шó-ј за рăкúи* [ПК, II,25].

**буаре́** n **1**. 'отвор во ѕидот над селско огниште'; и: **буáр** [КЕ,270]; **2.** во Серско (Драмско): **бухąрé (бọхąрă)** 'изѕидан, проширен долен дел од оџакот, нешто како камин [ВС(Д), 68]; така и во Гевгелиско [ТГ,190]; и кај [ИГ, 123].

**буáс** m 'теснина, клисура' [MS,s, 10].

**бýбą мáрą** f, zool. (Coccinella) 'инсект со црни точки на црвените крилца' (уште ѝ викаат и **лúт-мáра**) [ДС(Ч)].

**буба** f 'општ назив за инсект' ~ *лази. лази буба! / дек ќи одиш на госте?* [ТГ,118].

**буба** f (= свилена буба) 'буба што се одгледува дома и од која се добива свила' ~ *буба што ки гу јаде да не ѝ биде ни стрела ни будеж, кужурци да праве куту кукушкови јајца* [ТГ,333]; ~ *ду трúте дéна ќи-а-изрóиш бý-пта ... бýбичкта ќи стáне пу-гулéма* [БМ,201].

**бубáјк** m **1**. bot. Gossypium herbaceum 'индустриско растение, памук' ; ~ *ми шó рабó-тăхме? – сéехме сéдби, тит'ýне, бубáјк* [ПК, II,248]; ~ *таа ги вăрѕáла ф-пóдрумо и зăтнáла им ýште ус-бубáјк*

[ПК,II,228]; **2.** fig. 'мирен човек што ги избегнува конфликтите' ~ *óн еј кут-бубáјк, áма жéнта-ј нóго л'ýта* [ПК,II,25]; [СК,319]; во Серско: **бубáиќ** [ДС(Ч)]; во Воденско: **бубáјки** [BV,23]; во Гевгелиско **бубáќ*** ~ *она си јотиде на нова пазара / она си нусила ока ми бубаќа* [ТГ,98]; **3. бубáјк дă-нé-миш уф-ýште** (= да не си глув?) ~ *ти мăр бубáјк да нéмиш уф-ýште, дéсит пăти викнáх* [ПК,II,228].

**бубáр** m 'човек што одгледува свилена буба' [ПК,II,25].

**бубáрник** m 'вид јадење (од грав и ориз)' ~ *јáдне, сă-пр-áве ус-урúс и фасýл' рăзбă-ркно, сă-пéче* [ПК,II,25].

**бубаќéрен** adj 'нешто направено од памук, памучен' ; во Сол: **бамбаќéрна** (m, f) [MS, s,6]; ~ *ќи ти чúнăт тислúм рýăбта шо те-i̯, ќи фăрл'е тáткọто ичумéн и бубăќéрно сéме уф куфчéгут* [ИГ,114]; сп. ~ *бубаќéрни гáшти* [ПК (Г)].

**бубаќерна дулама** f 'надворешна машка облека, наполнета со памук меѓу поставата и лицето, а прошиена како што се *дроби* (вид шиење) јорган'. Се закопчува *сус купчи-јна* одозгора до долу [ТГ, 418].

**бубаќов*** adj 'нешто направено од **бубаќ** = памук' ~ невестата, кога ќе дојдат сватовите им фрла бонбони и *бубаќово* семе' [ТГ,175].

**буби ранејне** (или: **буби глидајне**) n ~ оваа важна стопанска дејност (одгледување на свилена буба) во југоисточната регија на Македонија има повеќе моменти (етапи): прво се почнува со изборот на семе зашто крајниот резултат – квалитетот и квантитетот на свилените *кожурци* во многу зависи од самото семе. Потоа следува *пилејнето*; подготовките за него почнуваат некаде околу 20 - 25 март. Прво се почнува со просториите. Подовите на сите соби се премачкуваат со тенок слој земја, ѕидовите се варосуваат, а *пардиите* (леси од трска) и останатата дрвенарија што се користи за правење *одри* се изнесуваат надвор на сонце. Натаму, вратите, прозорците и сите др-вени работи во собите ги мијат со вруќ оцет или со вода од гасена вар и раствор од модар камен. Накрај просториите и работите што ќе се користат се кадат со сумпор. *Пилејнето* се врши бавно и постепено. Просторијата се загрева постепено до 23 - 24 степени Целзиусови и на оваа температура семето се испилува. Во една кутија од 25 грама ќе се испилат 20 до 30 *мравници*, се хранат со ситно исечени лисја од црници. Постепено во одгледувањето на свилената буба се доаѓа до *гулемо лижајне* – тоа е четвртиот период од развојот и е потребно почесто разредување на бубата зашто таа веќе брзо расте и во просториите не смее да има висока температура (околу 20 степени). Петтиот или шестиот ден гасениците повторно легнуваат, т.е. ја менуваат обвивката. Сега е потребно многу често дотурање на храна зашто во овој

период гасениците ќе изедат три пати повеќе храна. Сега се ставаат цели гранки, а не само лисје. Во просториите се одржува голема хигиена, а *одрите* (креветите) каде што лежи свилената буба се чистат скоро секој втор ден. Осмиот ден бубите почуваат да јадат помалку, а деветтиот престануваат да јадат. Тогаш бубите веќе почнуваат да запредуваат, *да завијват* [ТГ,410].

**бу́бичка*** f, zool. dem. од 'буба' (= свилена буба) – специјален вид бубачка, ја има по долниот тек на реката Вардар, од неа се добива свила' ~ *бу́бички си-ра́наа, ба́шчички с-и́маа, е, тăкви́ рăбо́ти* [ПК,II,248];

**бубол'ка** f, bot. 'шишарка од некој вид растение, се употребува за бојадисување коса кај девојките и жените'. Прво *бубол'ките* се печат во специјален земјен сад, потоа ќе ги истолчат со парче *џилелџе* (= графит) и сето тоа ќе се измеша со ракија; ќе се направи каша којашто се нанесува на косата [ТГ,137].

**бубо́та** f 'леб од пченкарно брашно' [MS,s,10]; ~ *(то́о-ј) мисиркина пуга́ча ус-у́рда* [ПК, II,25].

**бу́бр'ак** m 'внатрешен орган кај човекот (и вишите животни) којшто служи за одделување на мочката' [MS,s,10]; [BS, 31]; и: **бу́брак** [СК,319].

**бубул'а́чка** f **1.** 'бубачка, инсект'; **2.** fig.'мирен човек што ги избегнува расправиите' ~ *то́о чуве́к куту бубул'а́чка би́ше, ни́кој не́ о-чу́ дă-ви́кне, ни да сă-нал'у́те* [ПК,II,25].

**бубуне́син** adj 'отечен во лицето' ~ *пуддуј̑н ут-пиј̑не, и́л' уд не́каа бо́лис* [ПК,II,25].

**бубута́вица** f 'силен шум, пр. грмење' ~ *зăбуче́ не́што утго́ре, дујде́ а́дна бубута́вица* [ПК,II,248].

**бубуџан** m 'мала риба со голем мев, има "*л'уто месо*" ' [ТГ, 391].

**бубу́ш'ка** f 'јагне што боледува, не напредува' [ВС(Д),71].

**бувки** pl 'завивки за нозе, наместо чорапи' ~ *и на крај ца́рни па́пуци су вăлнени бувки* [УЕ,31].

**Бугариево** (и: **Бугариј̑во**) n 'име на село во Солунско' ~ *на мојто време немаше ца́ркава ни на Да́рмица ни на Бугариево, само на Ватилăк имаше, и човеците отиваха там* [МС(В),69]; ~ *тија Арнаути, некој 15 души, отидаха да приминат една вечар на Бугариј̑во, ама бугаричаните не са ги дали кунак* [МС(В),85].

**Буга́рин** m 'припадник на бугарска националност' ~ *Га́рците и Бу́гăрто сă-ришиа́, Ту́рција а-изгуни́ă* [ПК,II,222]; ~ *ами тој владиката беше баш Бугарин* [МС(В),92]; ~ *ка́ пучна́а дă-сă-спре́мăт вујни́те: Буга́рто и Са́рбăто, Га́рците дă-сă-би́т сăс Ту́рците и Ту́рците зима́а су́мна* [ПК,II,217]; и: **бăлгарин*** 'припадник на бугарска националност' ~ *фати дјадото, а раздели на три дјала и му рече на бăлгаринот* [V, PM,180].

**Бугаристан** m, top. 'име на место во Солунско' ~ *кога устаре, отиде на Бугаристан и там, галиба, е ошти* [МС(В),72].

**бугаричаниц*** m 'жител на село Бугариево' ~ *тија Арнаути, некој 15 души, отидаха да приминат една вечар на Бугарију̑во, ама бугаричаните не са ги дали кунак* [МС(В),85].

**бугарички** adj 'нешто што се однесува на село Бугарију̑во' ~ *напкун имаше неколко бугарички коли, отидоха на Урумлук да товарат песок* [МС (В),85].

**Бугáрја** f 'име на соседна држава до Македонија' (на исток) ~ *сéга, дă-рéчме нéкуј фăтúл нăкăде Скóпе, нéкуј фăтúл нăкăде Бугáрја, дă-печáле пăрú* [ПД,146]; ~ *úмше аднá, гă-спăсúл нéкуј бикáр дă-н-гă-изгóрат, мăј-кá-ј Туркúна бúше, ама нé-ј тýка, ф-Бугáрја-ј* [ПК,II,218]; во Солунско: **Булгарúја** ~ *са расбрăкаха мухараб'ăнта; Карáда, Ш'éрвија, Булгарúја и Елáда стáнаха и ч'итерт'ăх иднó* [MS,t,1]; сп. **Бăлгáрја** ~ *пуминáме и уддéме уф-Бăлгáрја, уф-сéло Кучарúнуво – Џéрман* [ПК,II, 261].

**Бугарка** f 'жена од бугарска националност' ~ *гу нусихме у дома и там псувиса... ка псувиса, ма фати жената му – ама та беше бугарка, потурчена – и ка видехме исап с иснафот, останах 30 лири борџлија* [МС (В),83]; во Солунско: **Булгарúнка** [MS,s,11]

**бугарски*** adj 'она што се однесува на Бугарија' ~ *имаше училишти, ама това ки не беше бугарску* [К,ВС,69]; во Солунско: **булгáрски** [MS,s, 11]; сп. уште: **бăлгарски*** и: **бăлгарцки** ~ *кăдă нáс пишúн пумнáа бăлгăрскăта вујскá, Сóлун прáво вăрвăт* [ПК,II, 217].

**бугасимно** adj 'вид ткаенина' ~ *нăправно уд бугасимно платно* [УЕ,12].

**бугáт*** adj **1.** 'тој што има ниви, стока, пари и сл.' ~ *ај мóре брáтче Стујáне / как да сăм јáзе јýбава / бугáта кăшта на глáва* [ИГ,107]; ~ *вáјн си-кýпúле нúвичка, ýтре кóјнче, рáло и-тăкá пучнáле бугáти дă-сă-чинýвăт* [ПД, 152]; ~ *бугáтите уд-дилéку мужéле дă-сă-пýл'ăт пукýјќите шу бéа и уд нáдруф вăрусáни* [ДК, 154]; **2.** изр. *на бугата софра да седе, уф село да са слуше, што ки рече две да не му се праве, кумут да гу зарадуве и Госпут век да му даде* – пожелувања што се искажуваат кон малото дете кога го крштеваат [ТГ,116].

**бугатáш** m 'тој што има големи економски можности, пари и др.' [ПГ(Ф)].

**бугáтичко** adv, 'opp. на сиромашно (со повеќе можности)' ~ *пучнáле по-бугáтичко дă-сă-ублéчувăт, дă-сă-рáнăт* [ПД,152].

**бугáцво** m 'севкупност на материјални богатства' [ПГ(С)].

**Бугдáнци** top. (име на населено место) ~ *уф Стујáкăво прăкáжăвăт куту уф нáс (Мачуково). Уф Бугдáнци – пóинăк* [ИГ,120].

**бýгла** f 'голем неред дома и ангажираност при некаков настан (свадба и сл.)' [ПД, 117]; ~ *ки-мме áрмаc уф-гулéма бýгла сме; ~ нóго сме раѕбýглини* (= зафатени) – *пăрскиме* (= варосуваме) [ПК(Г)] ~ *тá свáдба ни утвурú гулéма бýгла* [СК,319].

**буглáза** f 'слатки работи, понада што се носи на родилка' [СК,319].

**бугле** impf 'се грижи, чува, чисти, надгледува' (мало дете, болен или немоќен старец) ~ кога има болен од болеста *баба шарка* кучињата треба да бидат врзани за да може "таа (болеста) да помине" и да го *бугле* болниот (да му помага) – според верувањето и обичајот во Гевгелиско [ТГ,123]; ~ *гу-бý-гл'ум, тó-ј гу-глéдум, гу-чýв-ум*. Сп.: *нé-си булнúк дă-тă-бýгл'ат тóлко* [ПК,II,25]; [СК,319]; сп. уште: ~ *не мóже д-испáдне на вóнка, стáрто трибýве до-бýгле, битéр уд-дéте* [ПК(Г)]; [ДС (Ч)]. Исто така: жената *го бугле* мажот [ТГ,275].

**Бугрóјца** f 'голем христијански празник поврзан со мајката божја Богородица ~ *твá бидé нă-Бугрóјца бáш, нă-двáјс óсми áвгуст* [ПК,II,220]; и **Бугурдúца** ~ *ја вúд'ạха мумáта, такфáс хýвава и ... сăс тóлкус хýвава рýба и си р'éкуха: "тáс-и сфитá Бугурдúца"* [MS, t,23].

**бугуројчин (сребрин) појс** m 'појас на св. Богородица' – тоа е сребрен појас, сопственост на црквата во Гевгелија; на празникот Света Богородица болезливите деца ги провлекваат низ овој (*Бугуројчин појс)* за да бидат здрави. Во провлекувањето носат со себе и дрво калинка [ТГ,75].

**бугурóјчин мéсиц** m 'месец август (септември)' [КЕ,248]. Заб.: иако се употребува и зборот 'месец', сепак називот **бугурóјчин**, а и другите називи на месеци повеќе се однесуваат на одреден период околу празникот без строга фиксираност на почетокот односно крајот. Во Гевгелиско се употребува само атрибутивниот дел од синтагмата **бугуројчин**, го викаат уште и **груздубер** [ТГ,7].

**бугуројчин пос** m 'пости пред празникот Богородица; овие пости се третираат за многу сериозни и верниците строго ги почитуваат. Постот трае 15 дена и затоа го викаат, освен *бигуројчин пос*, уште и **две нидели**' [ТГ, 16]. Во Кукушко е во употреба и образувањето **бугурóјчки пóс** ~ *ут кá бигáме, рéч-си тó пóсто гу-јзвăрвéме, бугурóјчко пóс* [ПК, II,252].

**Бугурóчка Курúа** f 'пошумен рид во регијата на село Стојаково накај с. Богородица' [ПГ(С)].

**бугăсúа** f 'материјал за постава на палто' [СК,320]; во Еницевардарско: **букăсиа** ~ *цăрвена букăсиа и ленцки црвени ризи су кинијна визани наоколу* [УЕ,9].

**будалá** adj **1.** 'неразбран, непромислен' ~ *и што му веле тенка Малишовка јубава: / "оди сус здраве, амак будала биз пушка!"* [ТГ,156]; **2.** 'оној што не е итар и што не се противставува на нечии лоши постапки' ~ *ка отвори, Ѓурѓа му кажа: "а бе ти, многу будала си бил, бе Сраулци, 9-10 години да робуваш на мојот брат!"* [МС(В),95]; ~ *а будалá нив'ăсту, афý ни фарлúх на бăнч'фата, м'ạ ни устáј* [MS,t, 68]; **3.** 'глупав' ~ *"м'ạ-и стрáх да ми-ха ни*

*е́змити!" "ама́ будала́ ... пампо́р' пǎлин и́мами"* [MS, t,86]; ~ *"н'ǎ-сǎ ја́с кǎту́ ва́м будала́ да фа́там н'е́с, ш'у хо́д'ǎт пу зим'а́та"* [MS,t, 75]; и: **будǎла́** ~ *ричéл: "ми сǎ-óде пу-ну́жда". "А, бе будǎла́ ќи-нǎ-истéпат, ќи-нǎ-ви́ǎт ту́ка"* [ПК,II,346].

**будаллǎк*** m 'неразумен чин' ~ *ти́ нǎпрǎви́ ади́н будǎллǎк, Ва́но!* [СК,320]; ~ *уд-н'о: са́мо будǎллǎци мо́јш дǎ-чу́јш* (= од него само глупости можеш да слушнеш) [ПК(Г)]; **будалǎк** ~ *гулéм будалǎк нǎпрǎви́* [ПК,II,25]; и **будлǎк** 'будалаштина' ~ *а́рǎн будлǎк стǎ нǎпрąви́ле, тǎ ка́к ќи-би́де ќи-ви́јме...* [ПК(Г)].

**будалǎс*** adj 'неразумен, будалетинка' ~ *"даш'о́ пра́зин и́даш'?!" "ш'о́ ка́зува́ти вǎј, будалǎсти!" – изва́д'ąл ут џ'ибо́т три́т'ą пи́лц'а́* [MS, t,75]; и: **будąлéс** 'наивен, простодушен' ~ *и ќа: но́сǎт прǎт ку́мут, ќи-м сǎ зǎкла́јне три́ пǎта (Бо́же, шо́ бąа будąлéсти!)* [ИГ,114].

**буде́** impf **1.** 'удира со роговите, боде (овен, вол и сл.)' [MS,s,10]; **2.** 'притиска со нешто остро како со игла, боде' ~ *хо́жд̌ат лам'ǎта сǎс гур'ǎна ш'и́ш'уви и гу буда́т* [MS,t,75].

**бýдеж** m **1.** 'силни болови на определено место (обично во пределот на градите)', ги лекуваат со ставање *синап*, или вруќа цигла, а некои ставаат и *серава* (= непрана волна) [ТГ, 228]; **2.** "божји бодеж" – божја казна ~ *буба што ки гу јаде да не и́ биде ни стрела ни будеж* [ТГ,333]; **3. бо́диш** 'артерија' (голема жила) ~ *бо́диш тапт'е́* (= чука, пулсира); ~ *бо́диш' м'ą були́* (= ме боли жилата) [MS,s,9]. Првото значење 'болка' освен во Гевгелиско го констатиравме и во други југоисточни говори (пр. серскиот): **будéш** 'остра болка во градите, грбот' [ДС(Ч)]; така и во кукушкиот [ПК(Г)]; **4.** изр. **стрела и будеж да та сврше** – клетва (мајката така го колне непослушното дете; сп. **стрела** (божја) = гром) [ТГ,122].

**буди́л'кą** f 'дел од приборот за јадење, виљушка' [ВС(Д),60].

**буди́ло** n 'велосипед' ~ *о́н е́ј ус-двé тǎркǎли́на, то́-ј фрéнцко тǎркáло* [ПК,II,25].

**будимски** adj 'нешто што се однесува на Будим' ~ *там се берат будимските моми / млади моми и млади ергејне* [ТГ,199]. Заб.: градот Будим често се споменува во народната поезија од Долновардарско.

**будина́рка** f 'метла од избрани гранчиња за метење двор, гумно и сл.' [СК,320].

**буди́нке** impf 'трча, е во постојано движење' ~ *то́о дéте цéл дéн ва́дǎн буди́нке, нéкаа мǎка и́ма зéр* [ПК,II,25].

**буди́уник** m 'домашен часовник, со навиткување ѕвони во определено време' [ПВ(К)].

**будлé** n 'горниот дел од вретеното на воденицата, влегува во *прплицата* (заглавено железо во горниот камен) и го врти каменот' [ПК,II,25].

**буднǎч'** (и: **буднǎш'**) adv 'никогаш' [ВС(Д),62]; сп. *боеднач ни сја пред слǎнце омили* (= никогаш се немаат измиено пред изгрев сонце) [V,PM, 284].

**бу́дро** n 'многу ситен, мирислив прав со блага нијанса на розе боја, жените го користат за козметички цели – пудра' ~ *са́а бу́дрото не би́ло нӑ мо́да* [СК,320]; од Гевгелиско е примерот: 'меѓу подароците на *армасницата* (вереницата) ѝ даваат и *будро* (пудра)' [ТГ,154]; во Солунско е запишана формата **бу́дра** [MS, s,11].

**будру́м** m 'помошна просторија под куќата, визба' ~ *ути́ди у Кири́т...и та́м ги нака́ра ца́р'у, сто́р'ạха иди́н будру́м лави́ринту* [MSt,58]; ~ *"деме́к ти такфо́с ч'ув'ӑк си бил; ско́ру викн'ӑти гу то́с ч'ув'ӑк ... да у будру́м'у да гу затфо́рити!"* [MSt,18]; ~ *да гу закол'а пра́синто, што имами на будрумо* [V,PM, 193]; [BS,31].

**Буду́рка** f, top. 'име на ниви' – по прекарот *Бодурко* (с. Којнцко, Гевгелиско) [ПГ(К)].

**Бужана** f **1.**'ж л. име во Гевгелиско' ~ *Бужано, моме Бужеано / Бог да јубије татко ти! / што си прудаде чифлиќут* [ТГ,92]; ~ *викна Бужеана да плаке: / ој леле, Боже, ду Бога! / дека се чуло – видело / стар дедо мома да земе* [ТГ,92]; **2.** 'име на крава' (сп. *Бог*) [ТГ,374].

**бужа́нка** f, bot. Papaver 'трева со црвени цветови, не мирисат убаво – божурига' [ПГ(К)].

**бужа́таре́чи** f 'црквениот обред вечерта на празникот Вели петок' (пред Велигден) [СК, 320].

**бужи́к кра́ва** f, zool. 'скакулец зелен'; в. **џи́н'џур** [MS,s,12].

**бужилӑк** m 'разнобоен појас што се јавува летно време на небето кога врне слаб дожд и сончевата светлост се прекршува низ капките' [ПВ(К)].

**Бужиќ** m 'голем христијански празник кога се слави раѓањето на Исус Христос'. Спроти *Бужиќ* многу малку се спие, толку *колко да му падне да са прачесте*. Навечер слават *Бӑдник*, наутро рано стануваат, само што склопиле очи. Прв станува домаќинот и го кренува *палишникут* (ралникот), којшто се остава таа ноќ да "преспие" покрај огништето, на *пизул'ут*. Од врвот на *палишникут* го истава колачето – *караконџул* и го остава во *лајчарникут*, каде што ќе се чува до идниот Божиќ. Овој колач подоцна се употребува за лек. Потоа мајката ги буди децата со зборовите: *"ајде стани, сино! Дедо Бужиќ дујде. Ајде, уф церкви ки јодме, да гу видме, да на прачесте"*. Откако ќе се измијат се облекуваат во нови или барем *стујални* алишта (оние што не се употребуваат секојдневно) и одат в црква. За тоа време камбаната непрестано чука и луѓето брзаат да стигнат додека уште не се прочитани "Евангелието" и "Апостолот". За сето време додека попот чита во црквата владее потполна тишина. Мажите се одвоени од жените коишто стојат во "женската црква" – одделена со решетки. Секое семејство во црквата има и свој *стол за стујајне*. Тој стол е купен уште кога се правела црквата и никој друг не смее да го зафати; тој припаѓа на најстариот член во семејството. Кога ќе заврши литургијата почнува приче-

сната. *Нафурата* се става на *пангарут* (= маса каде што се продаваат свеќите), па откако се причестат верниците си земаат *нафура ут пангарут.* Прво се причестуваат мажите, а потоа жените и децата. Сите земаат причесна освен младоженците (до една година тие се сметаат за грешни и нечисти). Покрај попот, со свеќа в рака стои клисарот, а во другата рака држи сад и секој што ќе се причести во садот остава по еден *металик* (= ситна монета). Секое село си има своја црква и веднаш по причесната сите верници си одат дома, да каснат нешто, бидејќи по причесната не смее да се биде гладен. Децата што зеле причесна не смеат да се тепаат, а исто така не смеат да плукаат. Особено се внимава да не му потече крв од нос или од уста на верникот што се причестил. Тоа се третира за голем грев. Ако сепак некој случајно плукне, тогаш местото каде што плукнал се изгребува и земјата се фрла в бунар или река – каде што човечка нога нема да згазне. Поради тоа сите настојуваат по причесната малце да легнат и дури откако ќе поспијат сите (од куќата) се собираат и заедно ручат на *трпезата (софрата),* што е поставена уште од синоќа. Поради претходното (долго) постење верниците внимаваат да не се прејадат. Сите три дни се поздравуваат со: *"Ристос са роди"* и *"За ного години!"* Првиот ден никој никаде не оди, освен што зетот доаѓа кај дедото (сам) да му честита *Бужиќ,* а вториот ден доаѓа на ручек заедно со невестата. Попладне одат *на сред-село, на-саир.* Прво играат момците, а потоа гајдаџијата свира *женски ора,* па играат и девојките. Момците играат засебно, девојките засебно. Оние игри (ора) што ги играат момците девојките не можат да ги играат зашто *мâшкото оро* се игра сосема поинаку. Момците скокаат, чучнуваат, удираат на колената и изведуваат различни движења со нозете и телото. Девојките играат повеќе тивко, влечејќи ги нозете *напред – назад,* еднаш *дробно-дробно* (со ситни забрзани чекори) одат напред, а втор пат со тешки чекори назад. Девојките во орото се редат по години на старост и ниту една не смее да го промени своето место, освен ако игра многу убаво, па постарите ќе ѝ допуштат да одигра две-три ора напред, да биде *танчарка.* Кога машките играат, *танчарот* в рака држи марамче и со него замавнува и движењата стануваат појаки и поотсечни; сп. *"кога ме гледат* (девојките) *как играјум, чак и зâби ме разјадуват, и тоги ми са чинуве оти летум!"* И женските *танчарки* држат марамчиња, но не мавтаат со нив, туку ја држат раката испружена покрај колкот. Момците при играњето довикнуваат, а девојките не. Кога орото ќе заврши (*ќе се расипе*), сите се враќаат дома [ТГ,86-88]. За *дедо Бужиќ* родителите на децата им купуваат пода-

роци, доколку пак не се во можност тогаш ги смируваат со следниве зборови ~ *е, дедо Бужиќ е вушлив, и сус веткичко можаш да си пуминиш* [ТГ,85]. Пред празникот *Бужиќ* се прави чест и на мртвите – *мартвин правăт спурти Митровдин, спурти зăпустејне зą Бужиќ, спурти зăпустејне (вилико) и спурти Питровдин* [ИГ,118].

**бужиќов пос** m 'одреден период пред раѓањето Христово, пред Божиќ'. кога верниците не јадат мрсно'. Овој пост трае 6 недели, но не е толку строг како велигденскиот, преку целиот пост се јаде зејтин, освен во средите и во петоците' [ТГ,17].

**бу́за** f **1.** 'месниот преден дел на устата – усна' [KE,272]; **2.** 'страна на лице, образ, испупчениот дел, јаболкце' ~ *ми бакна рăнката, бузата* (= ми ја бакна раката, образот) [MS,s,5]; ~ *евва нă-детто бу́зичките му-сă-цăрвени, зер има огин* [ПК,II,25]; ~ *убрăзинта и бу́за, и убрăзина* (ги викаме) [ПК,II,238]; и: **бу́ѕа** 'лице' (страна) ~ *сăс бу́ѕат'ą ч'арвена* [MS, s,11].

**бу́здра** f 'слабо месо, без мрснина, со ситни мускули како конци' [СК,320].

**буздугáна** (и: **буздувана**) f (m) 'старо оружје' (метална топка со боцки, има дршка) ~ *тóс ч'ув'ăк, усиндис'éт óки иднá ч'ăш'ка вину пијаш'и и стó óки иднá буздугáна нóсиш'и* [MS,t,38]; [MS,s,12]; [BV, 31]; ~ *јоште лафут не дуриче, Попово Јуванче / си пудигна Арапина тешка буздувана* [ТГ,41].

**бузинá** f 'голема дупка, скоро колку една мала куќа во која се чува мраз' ~ *газóзă-ųиį те уф-гулéма, дăлбóка ду́пка збúрат бу́с, лéт, тó-ј бузинá.* Сп. уште: *удáта-ј алúс бузинá* (= многу е студено во собата) [ПК,II, 25]; ~ *сиднало лудо на мијани / на мијани лудо крај бузани / Бога моле лудо су се срце* [ТГ,51].

**бузи́нкą** f, dem. од *буза* (= образ) [ВС(Д),67].

**бузук** m 'музички инструмент, вид голема мандолина' [BV, 33].

**бујá** (и: **бојá**)* f 'материја што се става на површината на предмет за да добие нова обоеност'; сп. ~ *бујá ут папу́ца* (= боја за чевли) [MS, s,11]. Во примеров среќаваме проширена употреба на предлогот 'од' (*ут*) наместо 'за'. Види за ова во граматичкиот дел. Сп. уште: ~ *такви папуци да ми направиш што са мажат буја* [ТГ,134]; ~ *најдé тáмо четирúјси кубúли; еднá бéла, дру́га червéна, дру́га жăлта, дру́га цăрна – сéкоја сос дру́га бојá бéха* [V,PM.123]; сп. **си клаве буја** (= си ја бојадисува косата). Во Гевгелиско има обичај во петок навечер пред свадбата во куќата на невестата женскиот свет да *си клаве буја,* ако нема доволно боја за косата, тогаш мора барем веѓите да се бојадисаат. Всушност бојадисаната коса е знак по кој се распознава женскиот свет што учествувал на спомената веселба [ТГ,167].

**бујанка** f 'вид трева што бојадисува; во минатото се боја-

дисувало со билки – *жалто сă вăпцувало* со цветот на *жалта млечка* или со тревата **бујанка,** која што расте во полето' [ТГ,358].

**бујаџ'ија** m **1.** 'молер што бојадисува домови' – во Солунско [MS,s,11]; **2.** 'мајстор што бојадисува преѓа' – во други југоисточни говори.

**бујлиа** 'човек со висок раст' [ПК(Г)].

**бујндрук** (и: **бујндрућ, бујундрук, бондрић**) m 'дрвена направа за впрегнување на рогат добиток, јарем' ~ *нă един бондрић сă пригнувăт двá вóла* [СК,319]; ~ *óн éј дăрвин, úма нă-нéго штúри жéгли. Уф-нéго сă-пригúнат вăлóфто, úма двé пулúци* [ПК,II,25]; ~ *за пóда на нú-вата, за рáстувáр'ạ урáлуту, за вéзма бујундрýкут, за кла́да на óлувéту* [MS,t,65].

**бујрум** indecl. 'турски израз за поканување' (повели, повелете – земете, седнете и сл.) [BS,31].

**бујурдисуве*** impf 'заповеда, командува' [СК,320].

**бујурџиа** m 'заповедник, власник, одговорен' [СК,320].

**бујџилница** 'работилница каде што се бојадисува текстил (најмногу преѓа)' [ПК(Г)].

**бук** m, bot. Fagus 'шумско растение, старата форма за дрвото бука' ~ *з'é мрăва мл'áкци и гу прифтáса гурáта на затфáран'ету, му гу скýмна дизгúн'у; и си дóјди удóл идúн бýк* [MS,s,11].

**бука*** f 'издлабено дрво, поставено косо, по него водата брзо паѓа од јазот, удира и го врти чаргот, а потоа вртењето се пренесува на воденичниот камен' ~ *дујдýве дутăрáкут – тúă-сă нăрéдăни пăрчки којшо зăдăржувăт да не флéзе уф-бýкăта ѓýбре, грáнки, нéко· дрýго нéшто* [ПД,171]; ~ *бýкăта дóлу тéсна-ј, та· сă-вúкă пујрá* [ПД,171].

**бýка*** f, bot. Fagus 'шумско растение, расте високо – бука' ~ *буката беши за чудо дибела един кајамет* [V,PM,83]; ~ *пó нá јýк пă Асáрско Пóле – гулéм рит, дăбуве, бýки* [ПК,II,247]; ~ *на пăт'у најде един јунак, на гората букити га свииши* [V,PM,43]; сп. **бук** (заб. за множинската форма *буки* не може со сигурност да се каже дали е од **бук** или од **бука**).

**бýкạ (сă)** impf 'кога свињата се оплодува'; називот го запишавме во Воденско, покрај: **сă-нăра** [ПВ(К)].

**букагии** pl.tt. 'железни алки со кои се заклучуваат предните нозе на коњ за да не може брзо да се движи, а тоа исто значи да не можат да го украдат' [ТГ,431]; во Кукушко: **букăи** pl.tt.**1.** 'железна сопка за коњ' [СК,320]; **2.** 'железа, пранги на нозете' ~ *џилéза нă-нóị сто, сă-турувáли уф-затвурто* [ПК,II,25].

**букáл** m 'стаклен сад со широко грло, со капаче' [BV,32].

**бýкла** f 'сад за носење вода в поле' [MS,s,11]; 'дрвен сад' [ЛС(К)].

**бýкле** n 'голем дрвен сад' ~ *ут стáро знáјме, Влáсте úма·, óни буклúна, еднó-ј бýкле, а нóго буклúна* [ПД,120].

**буклиа** f 'дрвен сад' ~ *óна-ј дăрвăна, збúре кóлку двé кúла, плóска-ј. Úма двé чипчúна, аднóто-ј дă-сă-прăџéде, аднóто-ј зáткичка, дă-сă-издúше,*

*дă-мóį ш дă-пúį ш. Вóота úч нé сă-тóпле уф-тáа* [ПК,II, 25].

**бýклич'ка** f (dem. од **бýкл**а) 'сад за носење вода' [MS,s,11].

**букли́ца** f 'сад за вино' [BV,32].

**бýкло** n 'широк дрвен сад за млеко, ведро' [ПВ(К)].

**буклýк** m 'остатоци (плева, каменчиња и сл.) во решетото кога се чисти жито' [ДС(Ч)], [ПК,II,25].

**бýкне** pf 'се засили – најчесто за огин' ~ *кá-ј букнáл óгино* (= гори силно); ~ *кá-ј букнáл пурóјо* (= надошла силна вода во поројот); fig. *кá-ј букнáла рáнта* (= раната се зацрвила и гнои) [ПК,II,25].

**буковски пиперки** pl 'вид лути пиперки, ги ставаат во комињето за да биде ракијата лута [ТГ,355].

**букосвиец** m 'силен човек, што може дури и буката да ја свитка' ~ *така си фатиха таму: ниту лалата остана, ниту букосвиец... ниту морисмрăкнец, ниту бăрзоходец – фрет един на друг са утепаха* [V,PM,47]; ~ *от јунаците сос авųиолиа стана букосвиец, ги фати падарите, сакаши да ги свие кату важета* [V,PM.45].

**буктини́ца** (**буктăни́ца**) f 'удар со свиткана рака, тупаница' [ПГ(С)]; (и: **јумрýк**) [ПД, 115].

**букув*** adj 'нешто што се однесува на бука (дрво)' ~ *тамо они век да си викуват / пустил'ачут – кујун детелина / изглавито – црквишно ми цвеќе / пукривачут два листа букуви* [ТГ,51].

**букурéш'** adj, indecl. 'расипан, неморален' ~ *букурéш' рáбута, букурéш' с'éлу* [MS,s,11].

**бýла** f **1.** 'жена муслиманка' [V, PM,363]; ~ *цéл дéн зăтвóрна кут-бýла* (= преку цел ден седи дома како муслиманка); **2.** bot. Papaver rhoeas (божурига) 'див мак, има убави црвени цветови (божурига)' [CK,320]; ~ *тúа цăрвéнте, гулéми кúтки шó-ј úма пу-пóлиштта, сă-вúкат* **бýли**, *нéкуј па ин-вúкат* **бýлки**, **бýлички** [ПК,II,25]; така во Серско е регистрирана формата **бýл'ка** [ДС (Ч)]; **3.** сп. уште: ~ *и óн снóшти нă-кáртте уф-бýла бúл* (= и тој синоќа на коцка (со карти) изгубил пари).

**булáјки** (и: **булаки**) 'изразува желба – да даде Господ' ~ *тогáс мáјка ú ное по-ýмна, фáти рăци да крăши и да вéли: "вáрај, кéрку, това е за лóшу, ама булáким на детето да нé си чúни нúшту!"* [V,PM, 31]; ~ *булáјки Рúсто дă си дóе вá вéчăр* [CK,320]. Многу често се јавува во клетви: *дă-пýкне булáки, тóо шó-мјо-нăпрăвú – тóо зијăнлăк* [ПК, II,26]; ~ *булáки (да дáде Гóспот) дă нé сă вăрне ду дóма* – клетва [ИГ, 124].

**бýле** (**сă**) impf 'си ја завиткува главата, си го покрива лицето (со крпа)' [ПК(Г)].

**булизли́ја** adj 'човек што често се поболува, нежен со здравјето' [KE,274].

**були́ќ** m 'чувство на бол' [ВС(Д), 67].

**булишти́на** f 'болест, болка' ~ *кá-м сă-здăдé адна булиштúна, глáва нă-мóш дă-дúгнум* (= се поболев и не можам да се излекувам) [ПК (Г)].

**булгу́р** m 'варена пченица со мед' [MS,s,11].

**бу́лка** f 'меур од дожд' ~ *кугá летú дрéбан дăш и стáват бу́лки, мнóго ста литú* [ВС (Д),83].

**буллу́к** (и: **бу·лу́к**) adv 'премногу, изобилство (од нешто)' [ВК,32]; пр. род на овошно дрво [СК,320]; в. **болнук.**

**булмаџá** f 'болест во грлото на малите деца' ~ *бóлис, мăлéчките, бибúнта гă-прáват. Имат нóго бăлгáме* (= шлајм), *нă-мóш дă-ӣ -испл'у́т и зă-тóо бáпте ус-прăс имги-вáдат, им-трúит нă-грăпчето, на плéшкичките имизлéзе куту џăрни бóцкички. Тó-ј ут-сту́т, áк измăрзне мaлéчкуто óш кá џúце, кá-ј трú-штúри, ду-шéс мéхци. Уд-н'áа нóго умúрат бибúнта* [ПК,II,26].

**булнúк** m 'болесник' ~ *шó прáве булнúко?* (како е болесникот?). *Шó бé булнúк, óш-ли ќи-лéӣш тú ту́ка?* (= до кога ќе лежиш, ајде станувај) [ПК,II,26].

**булникав*** adj 'оној што често се поболува' ~ *лудо си зимах / се пугудило, мале / се булникаво, мале* [ТГ,141]; во Солунско: **булнúч'аф** || **булнúч'уф** [MS, s,11].

**Булувáн** (?) m, top. 'име на село во Кукушко' ~ *кăзăндулúј биле дóбри, а Булувáн нăџéло гу-уништúле, значи мăшко, жéнско, дéца* [ПД,175].

**булукбашиа** m 'офицер во турската војска, командир на одред' [V,PM,363].

**булу́шка** f 'поголема чаша од чинго, вид бокал' [ПГ(Ф)].

**булăмáч** m 'невкусно јадење, лошо пригответо' [СК,320]; **2.** fig. 'нешто неуредно' *стăнáло алúс алмáч-булмáч* [ПК (Г)].

**бул'áва** f 'болка' ~ *áпут ќи-т-јá стúше бул'á·фта, сáмо сáке да-зуутúсе мáлко врéме* [ПК, II,26].

**бул'дęнúк** m 'вид пита со тиква' [ВС(Д),69].

**бу́м** interj 'шум што се создава при пукање на пушка' ~ *лувџúј úџат удѕăде... тáа кá рúпне дă-бéге и тúă пунéă: бу́м, бу́м* [ПК,II,226].

**бу́мбар*** m **1.**'тврдокрилен инсект, кога лета создава шум' ~ *úде áјн бу́мбăр: "шó плáчиш ку́ма лéсо?"* [ПК,II, 233]; **2.** 'машка пчела, онаа што не собира мед' ~ *бу́мбăре ги вúкуме ти· шо нé нóсăт мет, нéго нă гутóво сă-рáнăт* [ПД,124]; **3.** 'инсект што ги напаѓа говедата, штркел, бумбар' [MS,s, 11]; **4.** 'свилена буба што се разболела и нема да направи свила' ~ *бу́мбąр о-вúкме и рăсúпин'оо финáк – кужу́рк, шó-ј тąкóф бумбарéс, нąду́ӣн, нé о-бúве, нé дáве куприна* [ПК,II,25].

**бу́мбąр лąјнáр** m ~ *óн éј џăрăн, вáле тóпчта уд-лáјна* [ПК,II, 25].

**бу́мбąр мáјски** m 'вид бумбар' ~ *испáѓе уф-мáј мéсиц* [ПК,II, 26].

**бу́мбарче** n, dem. ~ *дуј дéла нéка· бúвул'ца, уд-гувé·та, гу-јзéде, у-сé бу́мбарче фасу́л'о, гу-јзлапáла* [ПК,II,234].

**бумбé** n **1.** 'предниот дел од кондурите' ~ *бумбé нă-пąпу́цто;* **2.** ~ *тóо висóкто нăшишúро: пулéка да-нé-м-сéдниш нă-шишúро, ќ-о·-смáчкиш бумбéто* [ПК,II,26].

**бумбу́л** m 'црвен, вжештен "јазик" од разгорен оган – пламен' [ВС(Д),68].

**бумка́ло** n 'оној што досадува со давање забелешки и непрестано се лути' ~ *це́л де́н гуво́ре кут-бумка́ло. Са́мо бу́мке, не́ гле́де ни́кuј, не́ слу́ше, ни́ на̣-акъ̆л не́ нъ̆-кла́ве* [ПК,II,26].

**бу́мке*** impf 'непрестано се лути, гласно возразува' [СК, 320].

**бу́н** m **1.** 'ниска грмушка' ~ *и́ма а́дни тре́ви стану́ват це́л бу́н, съ̆-ра̣ши́рат, за̣фа́штат це́л бъ̆рло́к* [ПК,II,25]; **2.** 'заграб (китка) трева' ~ *два бу́на тр'ъ̆ва* || *два бу́нуви тр'ъ̆ва* [MS,s,11]; **3.** сп. **на-бу́н** 'заедно' ~ *Пе́три изва́ди идно́ ицe ут у'ибо́т, гу ст'е́гна ицéту съ̆с ка́минут на-бу́н и пу́сна о́да* [MS,t,75].

**буна́р** (и: **буна́р'**) m **1.** 'поток' [MS,s,11]; **2.** 'длабок извор, coѕидан со камења од кој водата не истекува' ~ *фа́т'а̣ха да бръ̆кат, д'е и́ма о́да; на́јха сад'е́ иди́н буна́р* [MS,t, 86]; ~ *с'а̣д'ъ̆ха ш'и́ч'кит'а̣ куми́ш'и́јки о́кул буна́р'у, принд'ъ̆ха съ̆с фу́ркит'а̣* [MS,t,61]; ~ *хе́м пра́ве оти́де кату дома́шин чове́к на по́пови двори, застоја́ при буна́ру* [V, PM,106].

**Буна́рут** m, top. 'место во с. Којнцко, Гевгелиско во кое пролетта и есента се задржува вода' [ПГ(Ф)].

**буна́рски*** adj 'она што стои во врска со називот бунар' ~ *по́-нъ̆до́лу тъ̆ка́ ма́лко и́мше, къ̆де ју́к, тъ̆ва́ съ̆-ви́кше Цив-и́т-буна́рско По́ле* [ПК,II,247].

**буна́рче** n, dem. ~ *а пъ̆ и́мше и Кла́јнци – вудни́ште, буна́рче тъ̆кво́, къ̆јна́че, съ̆-цъ̆рпе во́да уд-них* [ПК,II,216]; ~ *Ва́лта – во́дно ме́сто, ре́ка, и́мше и буна́рчета* [ПК,II,222].

**бу́не** (и: **бу́·не**) pf 'удри' ~ *адна буфтъ̆ни́ца ми-дде́ (ма бу·на́), та́м не́где..., Ако-ј бу́·нин, гу-бутуриса́л, ако гу-удри́л ус-јумру́ко, у́дрън е то·* [ПК,II, 238].

**буне́ла** (и: **бун'е́ла**) f 'метална направа со која се помагаме при јадење месо и сл. – дел од приборот, виљушка' [СК, 320]; [КЕ,252]; ~ *по́рано нима́ло буне́ли, ме́·сто о-кина́ли ус-ръ̆цто* [ПК(Г)]; во **Солунско бун'е́ла** [MS,s,11].

**буни́ло̣** (и: **буне́ла̣**) n 'дел од приборот за јадење, виљушка' [ВС(Д),68].

**бу́нин** (и: **бу́·нин**) adj 'удрен, турнат со удар' ~ *адна буфтъ̆ни́ца ми-дде́, та́м не́где..., Ако-ј бу́·нин, гу-бутуриса́л, ако гу-удри́л ус-јумру́ко, у́дрън е то·* [ПК,II,238].

**буништи** (и: **буни́ште**) n 'место во дворот каде што се фрла ѓубрето, пепелта и сл. – ѓубриште' [СК,320]; ~ *фа́шкъ̆т, гу въ̆рзу́въ̆т, му-ј изка́ръ̆въ̆т о́чте. Гу фъ̆рл'ъ̆т нъ̆ буни́штто* [ИГ,114]; ~ *пу-буни́штта сум-бра́ла въ̆лничка ут къ̆дъ̆јнте шо шуткáли* [ПК,II, 252]; ~ *си ја пруда́ди къ̆ш'тата на н'е́гу и т'а́ си сто́ри ина́ кули́ва на буни́ш'-титу и та́м си живо́ваш'и* [MS,s,11]; во Серско и Солунско: **буни́ш'ти** [ЛС(К)]; во Гевгелиско постои верување според кое од ново исткаеното платно треба еден аршин да се отсече и да се фрли на **буни́штто**, т.е. да им се подари на самовилите (да ги одоброволи) [ТГ,363].

**бу́ра** f 'силно дотечена вода од дожд' [ПВ(К)].

**бура́ве (ми сӑ)*** impf 'ми се лоши' ~ *ут то́: ја́дӑне ми сӑ-з бурӑви́ – ак те́-ј ло́шо* [ПД, 115].

**буречкӑ** f 'борба' [МЕ(Р),170].

**бурда** f **1.**'конопна врека, купечка'; **2.**'скутник направен од врека, го носат работниците при работа со тутун' [MS,s, 12].

**бури́а** (и: **бори́ја**) f **1.** 'труба воjничка' [BV,30]; ~ *чу́ ли, бури́ита сви́ре з ӑ-рӑчо́к*; **2.** 'цевка' ~ *сӑ-скӑрши́ла бури́ита, ва́адин ќи-не́мме во́да з ӑ-пи́i не*; **3.** 'ќунк за печка' ~ *са́ке да-i -исчи́стиме бури́i те тӑ-д ӑ-кла́i ме ќурси́ита, но́г о-i сту де́но* [ПК,II,25].

**буриза́н** m 'трубач, тој што известува' ~ *уф-каз а́рмата и́ма буриз а́не шо́ а-сви́рат бури́ита, шо́-i з би́рат вујни́ците* [BV,30]; [CK,320]; [ПК,II,25].

**Бури́зуво** (и: **Бури́суво**) n, top. 'име на село во кое живеат бижа́нци ут Кукушко' ~ *ни́ӑ ви́кме: "ќ-о́јме уф-Бури́з уво, и́мме чи́ко, и́мум бра́т, та́м ќ-о́јме"* [ПД,174]; ~ *про́литта би́ме прину́дни дӑ-до́јме тук у Бури́суво* [ПК,II,221].

**Бури́иво** n, top. 'име на село во Струмичко, таму живеат бегалци од Кукушко' ~ *"не́ виде́ не́куј вӑлк, ви́ке, ут-ту́к дӑ-з ӑмина́?" "Кут дӑ-з ӑмина́ нӑ-кӑт-Бури́иво", ре́кӑл ура́чо* [ПК,II,265].

**бури́ло** n **1.** 'дрвен сад, буре собира 100, 200 кг р.' [CK, 320]; – освен во *меуве* вино и ракија носат уште и во *бурила* [ТГ,422]; ~ *адно бури́ло уд-сто́ ки́ла*; **2.** fig. 'дебел' (човек) ~ *то́о де́те ка́ се́-i чини́ло али́с бури́ло* [ПК,II,25]; сп. ~ *уф едно бурило ем ракија ем вино, и па не са бркат* – се среќава во Гевгелиско; (загатка, зн. 'јајце') [ТГ,290].

**бурина** f 'ситни деланки од бор, со многу смола, служат за потпал, односно за осветлување' ~ *запали финер бурина / да не ти флезам ф-тимнина* [ТГ,328].

**бурина́р** m 'човек што приготвува и продава борина' [ПК (Г)].

**бу́ринце** n, dem. од буре 'дрвен сад за ракија, вино' ~ *ти́ӑ не́-сӑ-з ӑпре́ӑ, че́к дӑ-скри́м адно́ бу́ринце, бӑра́ дӑ-сӑ-на́:* [ПК,II,223].

**Бурис** m 'м. л. име во Гевгелиско' [ТГ,114].

**бури́чке*** impf 'пребарува на брзина, растура' ~ *шо́ си-з абурички́л пу-куфче́г о* [ПК,II,25].

**Бурјана** (возможно и **Бурјано** – во ном.) f 'ж л. име во Гевгелиско' ~ *Бурјано, Бурјано, џан бела дивојко* [ТГ,338]; ~ *Бурјано, Бурјано, сал ти ли си мома* [ТГ,337].

**Бурјанка** f 'женско лично име во Гевгелиско' [ТГ,441].

**бу́рка** impf 'боде' (пр. волот) [ДК,104].

**бурла́на** f 'вид блуза' [ДС(Ч)].

**бурли́ка** f, bot. Pinus 'иглолисно растение, бор' [ДК,104].

**бу́рма** f **1.**'гви́нт', **2.**'венчален прстен' [ПК(Г)].

**бурси́ка** f 'специјален камен за острење на коси' [ПВ(К)]; в. **брус.**

**бурсу́к** (и: **бӑрсу́к**) **1.** m, zool. Meles tahus [MS,s,12]; [ПГ (С)]; [КЕ,264]; ~ *тӑка́ му ви́куме ни́ӑ нӑ ја́зувӑџо* [ПД, 125]; ~ *то́о-ј живо́тно ко́лко а́дна ма́чка, сӑ-кри́е пут-*

*спúл'те. Има сúва бујá, шó ќи-нáјде – јáде. Нáјнóго сá-ке мисúрка, ама путúске и живутúни* [ПК,II,25]; **2.** fig. 'погрден израз за некомуникативен човек' ~ *сáмо мóлче кут-нéкуј бурсýк* [ПК(Г)].

**бурсуклéста** adj, f ~ *сă-вúке нă-нéкаа жéна шó-ĭ сè нал'ýтна, ú-убисúла дудáците, ú збрáла вéĭште, дă-бéгиш уд-н'áа* (основното значење е: жена со истурени напред усни) [ПК,II,25].

**бурýн** m **1.**'високо место, рид' [MS,s,12]; **2.** ~ *нéшто издá-дно (нąпрéт) сă-вúке бурýн. Нăпрéт нă-пăпýците, тóо нóсо шó-ĭ сă-вúке бурýн* [ПК,II, 26]; **3.** 'полуостров' ~ *и киниса крајта ѓол'от, и друзите станаха и кинисаха с неја, от-тăд от-там ѓол', имаше само един борун (сухо место между ѓол'от)* [МС (В),81]; **4.** bot 'вид боровинка' (Vaccinium amyrtillus) ~ *тóо рáсте уф-гóрта, кá зрéет јáгуĭте зрéе и бурýно, нóго-ĭ слáтук.*

**бурýнка** f, dem. од **бурун** 'рид' (= мало ритче) [MS,s,12].

**буруплук** m 'парче ѓон (со клинчиња), што се врзува на челото на телето (над устата и носот)'. Клинчињата со шилците се на надвор, така што кога телето се обидува да цица ја бопцка кравата и таа се тргнува. Така млекото се чува за молзење, а телето сè храни со трева [ТГ,373].

**Бурýно** n, top. 'место во Дојранското Езеро каде што брегот навлегува како полуостров ("како нос")', таму рибарите фрлаат мрежи (грип) за ловење.

**бурунсýс** m **1.**'човек со мал, сплескан нос'; **2.** 'птица со кус клун' [СК,320]; **3.** fig. 'тој што не разговара, секогаш налутен' [ПК,II,26] ~ *нóго-ĭ бурунсýс, лáф нé сă-удгувóруве ус-нéго* [ПК(Г)].

**Бурýнцко Лувúшче** n, top. 'место во Дојранското Езеро каде што рибарите имаат колиба направена на колови во Езерото (*лувиште*) – во близина на местото наречено *Буруно*' [ПД, 135].

**буруншук** m 'лесна, провидна свилена материја' [V,PM,364].

**бурчлúја** adj 'тој што позајмил и има долг' [ПГ(Ф)]; и **бурш'-лúја** 'должник' (сп. **борч**) [MS,s,12].

**бýс** m **1.** 'замрзната вода, мраз' [MS,s,12]; **2..** fig. ~ *рăците ми-сă-бýс* (= многу ми е студено на рацете) [ПК,II,26].

**Бусúлуво** (и: **Бусúлво**) n, top. 'име на село во Струмичко' ~ *глидáла уф-Бусúлуво уци-áците кá-ј чúстăт сус слáма и óна д-о-нăпăлне уцáко слá-ма, дă-ј-згóрăт сáјште* [ПК, II,261]; ~ *глéдум мáллчко сă-дăрже нóхуто; гу-грăбнáх нóхуто, адни жéни уд Бусú-луво: "чúч Кúро, шо нăпрăвú, шо нăпрăвú?"* [ПК,II,240].

**Бусил'ка** f 'ж. л. име во Гевгелиско' [ТГ,115].

**бусúл'ук** || **бусúл'ак** m, bot. Ocymum basilikum 'цвеќе со пријатен мирис на лисјето – босилек' [MS,s,12]; ~ *а нá зăт-кăта гóре, ки му вăрзат мá-лце кúтки, нáјпóвичко сув бу-сúл'ак* [УЕ,23]; ~ *еј, Лазаре, Лазаре ]море младо војниче / чија са вија дворуве / с бел бусил'ук метени* [ТГ,47]; ~ *цвеќе си саде ран бел буси-л'ук / о, леле, лелим цанум ду*

*Бога* [ТГ,198]; сп. уште: – во камарата се чува икона, свеќи, крст и сув *бусил'ук* [ТГ,299].

**бусил'че** n, bot. Ocimum basilicum, dem. од **бусил'ук** ~ *Лил'ана, ал' ми каранфил / Лил'ана дробно бусилче* [ТГ,214]; ~ *да наваде Трена цвеќе рано / рано цвеќе, ѕанум, ал каранфил / и бусил'че Трена, и замбулче* [ТГ,172].

**бустан** **1.** m 'нива на која има посадено лубеници и дињи' ~ *сеј един бустан пукрај некуј друм, а уф среди забоди един изгорен врбов кол* [ТГ,147]; **2.** 'лубеници' [ПК (Г)].

**бустаннăк** m 'нива на која има посадено лубеници, дињи' ~ *му вилѝ: "ти да пóш' на идѝн распăнт' да с'ăш' бустаннăк и тó за прумѝна, за гу запѝраш' да му дáваш' пу инá либăнѝца"* [MS,t,43].

**бустанов** adj 'она што се однесува на бостан, лубеници' ~ *бустаново семе* [ТГ,332].

**бýт** m 'горниот, дебел дел на ногата' [ДС(Ч)]; ~ *ѕ áдната нóга на крáвата, јáгн'ату* (со исто значење: **кăч**) [MS,s, 12].

**бутée** impf 'не успева семето, се губи' ~ *ќи-фăрлиш сéме уф-зéмта, глéі̯ш нé нѝкне, óно избутијáло ут-сýша-ли, ут-влáга-ли.* Сп. fig. 'за болен човек' ~ *тóо чувéк нéшто бутée, гѝне, сă-тóпе. Трéбе дé-і̯ бóлин* [ПК,II,26].

**бутѝло** n 'дрвото (матката) со кое се чука млекото во бутимот' [ВС(Д),68].

**бýтим*** m **1.**'тесен, висок дрвен сад за биење матеница, од кисело млеко' ~ *бýтимо-ј нăпрáвăн уд-дăски, изрăбóтăн, пóсле сă-турýвă уф- нéго млéкуто и сă-чýке ус-чурѝло, сă-вѝкă тăкá дăрвуто шо сă-чýкă* [ПД,156]; во Солунско: **бутѝн'** [MS,s,12]; **2.** 'главина на тркало (средишен дел каде што се собираат спиците)' – ова значење го запишавме во с. Фурка (Гевгелиско).

**Бýткофско Езер'о** n, top. 'име на место во реонот на с. Кула (Серско), *на Џумајáта* (порано имало езеро, сега пресушено) [ЛС(К)].

**бýтне** pf а) 'турне нешто со остро движење' ~ *имáл кăрлѝк тóо уфчáро; бýтне кăрлѝко, гу-фатѝл за нóгата* [ПК,II,233]; ~ *мăгáрто нé óде, ќо-дѝгнат нă-рăци и бýтнăт гу нă-мóсто тáм* [ПК,II,219]; б) 'стави' ~ *бáбăта флéве, бýтне сăчки, запáле фýрăнта, бáбата изгóре* [ПК,II,232]; ~ *ас му нăправѝх адна добринá, о-бутнáх у-врéјкăта* [ПК,II,266]; – **(сă)*** а) 'влезе неочекувано, на брзина' ~ *видéме, прăвидéме, сă-бутнáме уф-áдна вирáн кăшта* [ПК,II,261]; б) 'пристапи, се ангажира во нешто' ~ *óде уф-грáдо, сă-бутнýве у-вóјнта мýзика* [ПК,II,270]; в) 'стави нешто некаде (на брзина)' ~ *зéме ги сéче ýште уд-лáмјăта, си-ј-бýтне уф-ѕéбо* [ПД,168].

**бутнýве (сă)** impf **1.** 'се сокрива' ~ *лéгни уф-тáа кăпѝна, сă-бутнáме тáм, лéжи тýка* [ПД,172]; **2.** 'се турка, зафаќа општествена позиција што не ја заслужил' ~ *сéгде сă-бутнýве кут мýшмула* [ПК (Г)]; сп. и: **бута (си)** 'се турка' ~ *она не приндаши,*

*туку си буташи се́ нетри на пипелот* [V,PM,205].

**бутура́к** m **1.** 'вид кожна болест' ~ *бо́лис – ка́ мо-ј-испаднал ади́н бутура́к пуд-ми́шкăта, а́нџак сте́нке, нă-мо́же дă-сă-мăрдне* [ПК,II,27]; **2. бутура́ќ** 'силни удари по телото' ~ *нă Го́це му удри́ли а́рин бутура́ќ* [СК,320].

**бутуре́се*** pf **1.** 'турне некого со остро движење' ~ *ка́ о-бутурисá, ду́р та́м сă-нaјде́* [ПК(Г)]; ~ *стăна́л, нă-по́по о-бутурăсна́ле уф-мо́рто* [ПД, 163]; **2.** 'удри со тап предмет' ~ *адна буфтăни́ца ми-дде́, та́м не́где..., или ус-ла́кут или... Ако-ј бу́нин, гу-бутурисáл, ако гу-удри́л ус-јумру́ко, у́дрăн е то* [ПК, II,238]; [СК,320].

**бутуре́суве** impf 'турка некого, удира со тап предмет' [СК, 320].

**бутурник** adv 'стои исправено' : ако *чукалото* (од барабанот) застане *бутурник* – детето што треба да се роди ќе биде машко [ТГ,189].

**буту́ши** pl 'длабоки чевли, ги носеле мажите' [ДС(Ч)].

**бу́ф** m **1.** zool. (Syrnium vulgaris) 'птица што гледа ноќно време' [ДС(Ч)]; [BV,31]; pl **бу́фуфци** [MS,s,12]; **2.** 'звукоподржување на горење', пр. **бу́ф** *нaпрăви́ о́гинут* [ПК (Г)].

**буфе́(т)*** n (m) 'просторија во која доаѓаат луѓе (обично мажи), разговараат и пијат алкохол, кафе' ~ *гу з'е́ва кафе́ту ут буфе́ту, му гу зан'е́ва* [MS,t,82]. Лексичката единица е забележана во крајните јужни говори (повеќе на допир со грчкиот јазик, пр. во солунскиот), во др. говори не ја срекаваме.

**бу́фне*** pf 'удри' ~ *тă буфна́л тăка́; мă-буфна́ адна́* [ПК, II,238].

**буфтани́ца** (и: **бухтини́ца**) f 'удар со рака по грбот' [СК, 320]; ~ *ка́-ќ сј-а-збе́риш рắкта, дă-си-i сти́сниш прắстто, то́-i буфтани́ца: бу́н'о: адна́ буфтани́ца дă-рăзбе́ре а́рно* [ПК,II,27]; ~ *адна буфтăни́ца ми-дде́, та́м не́где..., или ус-ла́кут или... Ако-ј бу́нин, гу-бутурисáл, ако гу-удри́л ус-јумру́ко, у́дрăн е то* [ПК,II, 238].

**бу́фте** impf 'работи напорно' ~ *зă-ко́ј бу́фте и он не́ зна́* [ПД, 116]; ~ *це́л де́н бу́фте нă-кắштта* (= праваt куќа и тој многу работи) [ПК,II, 243]; **2.** – **(сă)** 'се тепа' ~ *ра́скăчи-ј ти́и двју́ца да не́ сă-бу́фтат тăка́* [ПК(Г)]. Сп. **бắхт'а (са).**

**бу́хнува** impf 'удира со тупаница, потурнува, турка' [MS,s,11].

**бу́хо** (**бу́хто** – чл.) n, zool. Strix bubo 'голема ноќна птица' ~ *бу́хото когá ношт'á бу́ха, сн'а́к ста зали́ти* [ВС(Д),85]; ~ *то́-ј пи́ле, нă-ве́чăр сă- јăву́ве: бу́хто фати́ дă-бу́у. Он пра́ве: бу́-ху́, бу́-ху́, бу́-ху́* [ПК, II,27].

**бухчала́к** (и: **бухчăлắк**) m 'дарови (цел *тăкăм* = комплет облека), што ги носи невестата, собрани и врзани во бовча и ги дарува новите роднини (свекорот, свекрвата, кумот)'; **бухчăлắк-ут** за младоженецот содржи: кошула, гаќи, чорапи, *риза* (= крпа за бришење) и една *пачета* (= марамче за нос)'. Во оваа облека младоженецот ќе се венча, а невестата ја праќа

по свекорот и деверот коишто на 2-3 дена пред свадбата доаѓаат кај сватот [ТГ, 165]. Сп.: ~ *уф нидéл'та нишáн минúме. Нúџ ќи дáдме џáло (сребăрна пара), алтăнче, зџáнска пáра ... бухчăлăк: кушýл'а, гăшти, рúза, чивре́ (пăче́та), чурáпе, вăзркузýн* [ИГ,114]; [СК, 320]; ~ *тóо шо сă-дџрýве нă-руднúнте нă-зéто, шó-ј спрéме нивéстта, ú-клáве уф-аднá купрúнна бóхча* [ПК, II,27].

**буџе*** impf **1.** 'боцка, отвора дупчиња и во нив става нешто' ~ *утишал, (на)буџал трăјне, игли, гинѓаре и боцки на душекут, да на може да спие на него Алате, да да го фăрле* [V,РМ,272]; **2.** 'боде' ~ *ка фатило да го буџе го фăрлил душекут, го грабнал Предлозан, са спуштил пу него и Алате* [V,РМ,272]; **3.** 'добиток удира со роговите' ~ *тóо вóл нóго бýџе*; **4.** fig. 'тера, подбоцнува да се направи она што не е добро' ~ *Ристос да је тука, не се пите за тија работи, који ѓавул та буџе* [ТГ,2]; во Воденско: **бýџа** [ПВ(К)].

**буч'авúца** f 'шум, бучава од ветар, силна вода' [MS,s,10].

**бучáло** n 'свирката на гајдата' [СК,320].

**бучвáр** m 'мајстор што прави бочви' [ПВ(К)].

**бýче** (и: **буч'ú**) impf 'се слуша шум (пр. од пчела, ветар, силна вода)' [MS,s,11]; ~ *и туку шó зăспáли нéгувите брáте, двýјџăта, лáмјăта пучнáла да бýче* [ПД,167]; ~ *у бăџинúкут бýче* (= се слуша шум во оџакот) [ПВ(К)]; ~ *"нáти-гу вó : ýчи, ýчи – тúкфа бýчи! У-врáгут д-óјш су сé нéго!"* [ДК,142]; постои верување во Гевгелиско: ако огинот *буче* (кога силно гори) се мисли дека домаќинот го оговараат [ТГ,313].

**бучимúш** m 'тревно растение, личи на жито, го пасат овците': *пýшти-ј уф-тóо бучимúшо нéк сă-нăпáсат* [ПК,II,27].

**бýч'ка** f, dem. од бука [MS,s,11].

**бучка** f 'издигнато место покрај огништето, послано, служи за одмарање' (називот се употребува јужно од Гевгелија, во Еницевардарско – Егејска Македонија) [ТГ,300].

**буџáк** m 'издигнато место покрај огништето' ~ *дóнеси а кутúјата су тутýн брé, јá-а на буџáкут* [КЕ,291].

**Бушнáк*** m 'лично име во Кукушко' ~ *тăкá мáлко бúше удéлина ут-сéлто, нéо му-викáа Бушнáкуву Бунáр. Нéкуј дéдо Бушнáк гу-прăвúл* [ПК, II,248].

**Бушнáкуву Бунáр** m, top. 'име на извор во регијата на с. Морарци (Кукушко)' ~ *úзвуре úмше нóго... аднá úмше пăк ду-сăм ду-сéлто. Тăкá мáлко бúше удéлина ут-сéлто, нéо му-викáа Бушнáкуво Бунáр* [ПК,II,248].

**бушнúк** m 'леб од пченкарно брашно' ~ *мисúркин лéп, сăпрáве уд-мисúркино брáшно;* fig. *тóо па кá сé-ј надýл алúс бушнúк* (се кажува за вообразен човек) [ПК,II,27].

**бă** interj 'бе, бре' ~ *"оти бă сúнко?"* (= зошто бе синко?) [ПД,146]; ~ *а-пă бáтă-му викáл: "а, ним бă брáто, дóбруто сé-ј дóбро, злóто се-ј злó"* [ПД,165].

**бăбá** adj 'голем, преголем' ~ *кýтрито стăнáло гулéмо кý-*

*че, мачо́ро и о́н стана́л бӑба́* [ПК,II,262].

**бӑба̣ла́р** m 'со големи физички можности' ~ *си́лин, гуле́м чуве́к. Се́тне ка́ сӑ-нӑпӑлни́и се́ адни́ бӑба̣ла́ре, вујни́ци* [ПК, II,27].

**бӑба́ч** m, zool. 'гулаб' (Columba livia) ~ *гуле́м, мӑ́шук гӑ́лӑп* [ПК,II, 27].

**бӑба́чко** n 'голем, силен човек' ~ *висо́к, вре́дин, здра́ф чуве́к. Ма́шала, да-не-мо́-ı̯ удо́ко, а́рин бӑба́чко се́-ı̯ чини́л* (в.**бӑба̣ла́р**) [ПК,II,27].

**бӑба́чук** adj 'голем, силен, дебел' [СК,320].

**бӑба̣ца́н** m, zool. 'врабец' (Passer) ~ *врӑпча́н е́дӑр: ка́ сӑ-наака́ли нӑ-ста́фте адни́ бӑба̣ца́не, ќи-изе́ет жи́тто* [ПК,II,27].

**бӑбе́к** m 'мало дете, скоро родено, бебе' ~ *ма́јка рӑспра́више, не́ко: вре́ме, не́куј тӑрго́вӑц дујде́л нӑ-тре́тта ве́чя̆р, ка виде́л оти бӑбе́к и́ма, зӑма́л мӑ-нӑдӑна́л во́нка нӑко́ло, бӑга́л* [ПД,152].

**бӑбл'о́к** m, pej. 'погрден израз за баба, бабиште' ~ *бӑбл'о́к не́дин* [ПД,117]; [ИГ,123].

**бӑбо́те** (и: **бубо́те**) impf **1.** ' се слуша силен шум, татнеж во атмосферата' ~ *кӑква́ ќе-ј та́а гӑрма́вица шо́ бубо́те така́* [ПК,II,25]; [ПГ(С)]; сп: **бубо́ти** = *гӑрми́'* [ДС (Ч)]; **2.** 'шум што се слуша кога огинот гори силно' ~ *пе́чкӑта бӑбо́те-ли, бӑбо́те!;* **3.** 'силно зборување' ~ *гуво́ре си́лно, си́те до:-чу́ут: шо́ бӑбо́те о́ште то́о ста́рјоо?* [ПК,II,27].

**бӑбу́ве** impf **1.** 'помага при раѓањето и потоа' (и на бебето и на родилката) ~ *ка́ ро́ждат же́:нте ба́пта и́ бабу́ве: но́го-ı̯ бабува́, са́ке дӑ-ı̯ да́ı̯ме бакиши, па́ри не́ зиму́ве;* **2.** 'лекува (со домашни лекарства)' ~ *тӑ-гле́дум и́ч не́ сиа́рӑн, са́к сӑ-бабу́виш* [ПК(Г)].

**бӑбӑлӑк** m 'невистински татко, очув' [ПК,II,243]; [ПГ(Ф)].

**бӑбӑлӑка** f 'невистинска мајка, маќеа' [ПГ(Ф)].

**бӑдарка** f, zool. Meleagris gallopavo 'крупна домашна птица, мисирка' [КЕ,246].

**бӑда́тка** f, bot. 'вид дињa' (Cucumis melo) ~ *ди́јничка, ка́ ќизре́е жӑлта-ı̯ и уф-нӑтре и уд-во́нка. Та́-ı̯ на́јбла́га. Бӑда́тка ви́кме и нӑ-не́каа дибе́ла, ку́са же́ничка, бе́ла, кӑле́ша: ви́дј-аа кут-бӑда́тка се́-ı̯-чини́ланиве́стта нӑ-Бӑрба́тци* [ПК,II,27].

**Бӑдни вечар** (или: **Бӑдник**) m 'денот спроти Божиќ, до пладне се вика *Кол'де*, а попладне се вика *Бӑдни вечар*. Тој ден домаќинката приготвува повеќе јадења а меѓу другото ќе замеси и два леба: едниот е за *Бӑдни вечар* (за вечерта спроти Божиќ), а другиот леб е за третиот ден од Божиќ и се вика *гумно* или *урачув кулак*. Во лебот за *Бӑдник* се става *заманска сребрина пара*, а се замесува во лебот така што да не се знае каде е. Кога домаќинката ќе биде готова со лебовите, потоа прави вечера за *Бӑдни вечар: посна сарма, суке сарлија* (= вид баница што се полива со растопен шеќер), прави *кисела каша* (од брашно и оцет), прави *сусамница* (= вид баница), вари *фасул'*. Сите јадења се прават посни, *сарлијата* се прави без зејтин, а за да не загоре тепсијата се мачка со кромит. Во питата *сусамница*

се става мелен сусам. Во минатото, рано наутро оделе в планина за да отсечат дрво *бăдник.* Се отсекувало родно дрво, најчесто *горничка* (= дива круша), зашто таа дава најмногу плодови. За празникот *Бăдник* се купува: суви смокви, ореви, бадеми, лешници, костени, леблебија, јаболка, кикирики и др. Задолжително треба да има: суво грозје, смокви и ореви, зашто ова овошје подоцна се употребува за лек. Откако, навечер, домаќинот ќе го стави *бăдникот* (дрвото) на огништето, ќе поседнат сите наоколу, домаќинот ќе праша: *"Сите ли сме дома?"* – *"Сите сме". "Азăр ли сте?"* (= дали сте готови ?) – *"Азăр сме". – "Е, тоги, ајде да гу викме дедо Бужиќ на вичера".* Потоа домаќинката ќе ја постави *софрата (трпезата)* на *горни кăт* (= дел од општата просторија); ќе стави: леб, овошјето што го споменавме, малку *маџун* (= редок џем од дудинки), малу *туршија* (= грозје што се чува во сланкаста вода), расол од зелка, малку *комбус* (= зелени патлиџани, млади дињи и пиперки, што се чуваат во оцет), лук и сл. Домаќинот особено внимава за оваа вечер да се зачува лубеница и калинки. Кога сето ова ќе се нареди на трпезата, то-гаш едно од децата ќе го земе оној леб со *заманската* пара, второто ќе ја земе питата *сарлија,* а третото ќе земе *паурче* со ракија и ќе одат до портата, тогаш најмладото, она што ја носи ракијата, ќе почне да вика: *"ел, дедо Бужиќ, да вичерме!"* Постарото дете, божем дедо Божиќ одговара: *"вичерајте, синко, нек ви је слатко!"* По ова домаќинот ќе го подели лебот со *заманската* пара и тоа: на Господ, на ралото, на воловите, на бавчите, на лозјата, на куќата, а потоа ќе им подели и на секој член од семејството по едно парче. Потоа секој ја бара парата во своето парче (леб) и кај кого ќе се најде, тој се смета за најсреќен од сите, а и домашната среќа зависи од него. Дури и постои изрека за оној што многу се фали, дека сé му оди од рака: *"ми как не, сé уф тебе а наоѓат уд бăдникут парта, него си кăсметлиа".* Потоа домаќинот го зема паурчето со ракија и благословува: *"Ка е арно, Госпуд нека даде! Сус здраве Бужиќ да прачекме. Госпуд здраве и касмет да даде, уд лошо да на чуве. Добре са субраме, што субраме да кирдосме. Здра ми си!"* [ТГ,82-83].

**бăдник** m **1.** 'дебело дрво, што се става на *Бăдни вечар* во огништето и гори цела ноќ'. Обично се отсекува трупот на родно дрво и тоа што раѓа многу; пр. од *горничка* (= дива круша, оскоруша)' [ТГ, 82]; **2.** *~ чувéк* (обично старец) *шó сéде пу-цéл дéн дóма: нă-мóј̑ш уд-нéго лáф да-си-кáј̑ш: кá-ј сиднáл кут нéкуј Бăдник* [ПК,II,27].

**бăдăрóк** m, zool. 'крупна домашна птица, мисир – Meleagris gallopavo' [КЕ,246].

**бăз** m, bot. (Sambucus nigra) 'растение бозел (има бели цутови, а стеблото внатре не е компактно)' [ДС(Ч)].

**бăзли́в** adj 'тој што се плаши и од ситници' [КЕ,272].

**Бăйро** m, top. 'нагорно место, *гọрни́на* (рид) во околината на с. Кула (Серско)' [ЛС(К)].

**бăйрски*** adj 'она што има особини на **бăйр** (= рид)' ~ *нá-што сéло тáм би́ше куту бă-и́рско* [ПК,II,223].

**бăйрче** n, dem. од 'баир' (= рид) ~ *и́мше аднá кури́јчка са-ви́кш Дọлната Кури́а, дрýга сă-ви́кше Чурли́но* (имиња на места од с. Морарци, Кукушко) – *бăи́рче тăкá* [ПК, II,223].

**бăјá** adv 'многу, премногу' ~ *бăјá сă-забăви́ чувéко мóј. Шó-ј станáло кóј знáа?* [ПК, II,27];

**бăјạлди́се*** pf 'се замелуши од многу работа' ~ *амáн брé дé-ца бајалдисáте вáадăн уд-рăбóта* [ПК,II,27].

**бăјáма** f, bot. Prunus amygdalus 'овошно дрво што дава плодови со тврди лушпи, бадем' [ДК,105]; во Еницевардрско: **бăјáм** [КЕ,267].

**бăјкýш** adj, indecl. 'некомуникативен, заостанат' ~ *зăустáнин, кут-зăулáвин: дéк мóјш сă-рăзбéриш ус-тóо бăјкýш?* [ПК,II, 27].

**бăјлéза** f 'мал сад за вино' [КЕ, 271].

**бăкạл'ч'ạ** n, dem. 'дрвен сад од 30 кгр.' [ВС(Д),69].

**бăкти́син*** adj 'презаситен' ~ *(ним нóси) уд-јáдне бăкти́сни сме (гáаре)* [ПК,II,27].

**бăкти́суве*** impf 'досадува, домачнува' [СК,319]; сп. ~ *уд-н'ó: бăктисáх ви́ќе* (= премногу ми досади) [ПК(Г)].

**бăктăм** adv 'доста, премногу' ~ *амáн гáаре ут-ти́а чувéци, бăктăм ричéх* (= премногу доаѓаат, ми досадуваат); или: *уд-рăбóта бăктăм, кáже ми зă-шéтне, а нé зă-рă-бóта* [ПК,II,27]. Сп. гл. **бак-тисе** 'досади' ~ *не кạжýви от сум дóма, пá ки-дóјде, бактисáх гáаре уд-н'á:. Сéкуј дéн ет-тја ки-ти-клóвне на кăтут*; уште: ~ *нă бạктисá тóа стýдо вáа зи́ма* [ПК(Г)].

**бăкăлăм** interj 'најавува почеток на нешто, ајде де' ~ *ин дă-дéле пу-áдно нóшче и ти́ă а бăкăлăм сéга, гутóви, к-иг-рáат óро* [ПД,163]; ~ *де, бăкăлăм, и óн пумáге тáмка, прáве* [ПД,160].

**бăкăрéсе*** pf 'се потроши горниот калаисан дел на бакарен сад' ~ *тéнџăрто бăкăри-сáло* (зн. се потрошил калајот и за да може да се користи треба да се калаиса) [ПК(Г)].

**бăл** 'бил' (л-фор. од 'сум') ~ *ти си бăл* [MS,s,9].

**бăлбăчáр** m 'мрежа за ловење риби (*белвици*), се поставува во вид на спирала' [ПД,128].

**бăлва** f, zool. (Pulex irritans) 'мал, црн инсект, каснува кога ќе допре до кожа на човек – болва' [ДС(Ч)]; и **бăла** [ПГ (С)].

**бăлва** impf 'неконтролирано, не сакајќи ја повраќа храната – блуе' [ЛС(К)]; и: **бăлви** ~ *припливајке го са извадили чобанот на една суха земја; таму пак го бăлви рибата чобанот, и трите риби си чиниха три јунаци* [V,PM, 169]; во Солунско и: **блăва** [MS, s,9].

**бăлвани** (и: **блăвани**) n 'неконтролирано повраќање на храна, блуење'; сп. **бăлва-ни́ца** [MS,s,9].

**бăлвани́ца** (и: **бăлвани́ца бла-вани́ца**) f 1.'блуење', 2.'она

што човек го повратил' [MS, s,9].

**бăлéза** f 'глинена посатка' ~ *нăп-рáвна-ј ус-прắс, уф-н'áа клáват вúно кá кáнат гóстто нă-свá-дба.* Со исто значење: **кáр-та** [ПК,II,27].

**бăлдắм** m 'дел од опремата на коњот' ~ *пудгắзник, сă-закáч-уве нă-амýто, ут-тáм пуд-гắзут, дáјк-éј цéлта кóла кá-ј прéгнăна* [ПК,II,27].

**бắли** pl 'билје' (обично лековито) ; сп. **бúли** [MS,s,9].

**бăлгáм** m 'шлајм' ~ *булмаџá – бóлис, мăлéчките, бибúнта гă-прáваṭ. Имат нóго бăлгá-ме* (= шлајм), *нă-мóш дă-ị-испл'ýт и зă-тóо бáпте ус-прắс им-ги-вáдат, им-трúит нă-грắпчето, на плéшкичките им-излéзе куту цăрни бóцки-чки* [ПК,II,26].

**бăлгýр** m 'јадење од варено, крупно мелено жито' (обично го мелат на рачна воденица дома – **рăшници**) [ТГ,164]; ~ *бăлгýр – тó-и жúто, гу-трéбиа, па гу мéлиа на рăшници и гу вáриа* [КЕ, 285]; сп.: стројникот кога оди кај родителите на девојката вика: *"Јас сум стројник... ми са јаде балгур"* [ТГ,150].

**бăлóсуве** impf 'ги залажува луѓето со убаво зборување' ~ *тó· кóј лăже сă-вúке бăлó-суве. Бăлóсуве áсăл тýрска дýма, пу-нáшо значи: ги-лă-же л'ýјто, ги-бăлóсуве* [ПК, II,242]; ~ *зáстрам се, стú-ге ú балосувá чувéџте (л'ý-ị то)* [ПК,II,27].

**бăлтúште** (< блатиште) n 'место во кое лежи вода' ~ *мучурúште и сý· мéшăно* [ПД,129].

**бăлтон бăлтóн** n 'долго зимско палто, капут' [ПД,118].

**бăлтăлắк** m 'дел од воденицата, парче железо, напречно углавено во горниот воденичен камен, тоа го пренесува вртењето од вретеното и го врти каменот ~ *дéк сă-фáште, то· сă-вúке бăлтăлắк* [ПД,171]; во др. говори: **прплица.**

**бăлусéр** (и: **бăлхусéр**) m 'ситни црни точки на алиштата, траги од присуство на болви' ~ *бắл'те шó сéрат. Цéлта кушýл'а мé-ị бăлусéр, кá ќ-á-ишчúстум кóј знáа* [ПК,II, 27].

**бăлх** m 'инсект што живее покрај човекот, смука крв од него, болва' ~ *една муха* (= пчела) *беши загинала: не дојде на кошот. Утрината фати татко ми един бăлх, му тури на гăрбот седлото, на устата му јузда* [V,PM, 202]; и: **бắлха** ~ *мо сá са стóрили камéнете катó бắ-лхи* [V,PM,263]; сп. **бăлва.**

**бăлчýк** m 'железно рамкиче со јазиче, се прицврстува на ременот за да ги стега панталоните' ~ *ус-нéго (н'óо) сă-зăкóпчуве кулáно, пăпýџте. Нă-бăлчýко му-вúкат и* **тóка** [ПК,II,27].

**бăлăшáт** adj 'не сосем бел, белузнав' [ПГ(Ф)].

**бăмбóна** f 'парче од преработен шеќер со различни додавки за вкус' ~ *úмше тúшлире, úмше шу-прáвше бăмбóне ад-úн Милáн, Милáн сă-вúкше* [ПК,II, 216].

**бăнѕắр-кушýл'а** f 'метална заштита на градите на оној што војува, панцер' ~ *гу прăчé-кăве ạдна бáба. Бáạбта му кăжýве: тáа, рекла, Кạрá Џи-*

*ндéм е ạдна мóма – дујнá-ѓузилúјка. Нóсе бăнѕ ăр-кушý-л'а* [ИГ,113].

**бăнц** m, bot. Sambucus nigra ~ 'бозел, дава бело-жолтенкави цветови се употребува како лекарство (но и како чај)' [MS,s,9]; сп. **бăз**.

**бăнч'ва** f 'голем дрвен сад за вино или ракија, бочва' ~ *и тăј ја фáт'ạха двáта хáрку-мáта и ја тýрнаха удáта у бăнч'вата ... ~ тóј-и р'éч'и: "хýбајạ! сóпразни гул'áмата бăнчфа вúнуту ... сид'ă да мóжиш', да ха клад'éш' у бă-нч'фата!"* [MS,t,68]; сп. **бочва**.

**бăр-бăр** interj 'шум што се создава кога лета инсект (бумбар и сл.)' ~ *кá му-флéзе (бумбаро): бăр, бăр, јáрчто прăс-дýпката избигáл. И лисúцта бýмбăро гу-супúре зă-сúн* [ПК,II,234]; и: **бăр–бăр–бăр–бу·** ~ *качýват се нă-дими úко и бăр–бăр–бăр–бу·* [ПК,II,227].

**бăр** adv 'барем' ~ "*дóјме нă-цáро дă-му-дúгнуме; д-úма бăр шó ки-уткрáјш", вúке* [ПД,169]; ~ *кá тăрчат, ка о-фáтат нă-вăлкут – бăр тáма* [ПК,II,224]; со истово значење (од истава регија) ги имаме запишано и формите: **баре, барем, барим.**

**бăрбáр** adv **1**. 'заедно' ~ *бéгат Бугáрто, и óни бéгат с-нáс бăрбáр* [ПК,II,218]; ~ *бăрбáр сă-вăрнáме* (заедно се вративме); ~ *пучéки мáлце, бăр-бáр дă óдме* [СК,320]; **2**. 'исто, колку едниот толку и другиот' ~ *рạбóтше бăрбáр ус-мéне, ак-бúше тóлкуфка тăкá* [ПК,II,28].

**бăрбáт** adj **1**. 'нечист' ~ *дă-сă-измúịш, рăцто ти-сă-бăрбáт, скăрна тéче;* **2**. fig. 'неморален' ~ *тăквú бăрбáт маабé-те нé сум-чýл нúгде ду-сáа* [ПК,II, 28].

**бăрбóре** impf **1**.'зборува било што, напразно' ~ *сáмо бăрб-óриш кут мáлýмин;* **2**. 'се создава шум од бучење на цревата' ~ *урúге, му-бăрбóре курéмо* [ПК,II,240].

**бăрбọрлúф** adj 'тој што многу зборува' [ЛС(К)].

**бăрбул'áнка** f 'измет од овци, кози' [ПГ(Ф)]; во Кукушко ја запишавме множинската форма **бăрбул'áшки** [ПК,II, 29].

**бăрбушл'áва (óвца)** adj, f 'дебела овца со голема волна и голем мев' [КЕ,264].

**бăрбăтлăк** m 'нечистотија' ~ *тýу шó бăрбăтлăк нăпрăвúли тóо дéцта* [ПК,II,29].

**бăрдạклúạ крýша** f, bot. Pirus communis 'круша со убави големи плодови, личат на **барде**' [ПК,II, 29].

**бăрдáр** m 'човек, мајстор што прави и продава брда' (= дел од разбојот) [ПК,II,29].

**бăрдúлạ** f 'дрвената рамка во која е сместено *бăрдуту* (= дел од разбојот) [ПВ(К)].

**Бăрдо** (и: **Висóко Бăрдо**) n 'име на рид во реонот на с. Стојаково, Гевгелиско' [ПГ (С)].

**бăрдо** n 'дел од разбојот, направа – рамка со забци низ кои поминува основата (концитe) и на кои се набива јатокот' ~ *рăзбóјут: бăрдо има, нăбăр-дúла, крóсно – ѕадно и предно* [ИГ,120]; ~ *уф-нéго (н'óо) сă-вдинýват нúшките. Тóј нăпрáвино уд-двé дăрфц-та кут-лéтвички мăлéчки, муѓи нúх úма тăрскички нă-рéдно, сă-вúкат зăпци; уф-*

*тúа зăпци сă-увдéнуве уснóфта кá ткáјме* [ПК,II,29]; кај Саќов: 'округло дебело дрво (?) – дел од разбојот' [СК,320] (всушност тоа се вика **кросно**); сп. уште: **бă̆рдо** 'дрвен носач во кој се става *грéбенот* и кога се ткае се влече напред - назад [ДС(Ч)].

**бăрдăчун бăрдăчýн** m 'мал глинен сад за вода, бардаче' [СК,320].

**бăрз** (и: **брăс**) adj 'кога некој (нешто) се движи со брзина, opp. на бавен' ~ *"јаз да направам два товара прикија, па да оружам две бели сансани – два бăрзи кон'а за вјахани"* [МС(В),95]; ~ *земáл сос нéгу и хизмиќарот му, вјáхнали на бăрзи кóни да пóдат на чýзда зéмја далéчна да продáват џифаjрите му* [V,PM,26]; и: **брз** во пожелување ~ *куту вода брз брз да биде!* – зборови што се упатуваат кон мало дете кога почнува да оди [ТГ, 122]; со вокално р̥ е и примерот ~ *да си купам, Каранфил'о / да си купам брза кон'а* [ТГ,173].

**бăрзáк** m 'место в река каде што брза водата'.

**бăрзúца** f, bot. Zea mays 'вид пченка' ~ *бăрзúцта скóро фтасýве. Тá-ј мисúрка* [ПК,II,27].

**бăрзоходец** m 'тој што брзо и лесно се движи' ~ *тојнака му отговори: "зашто сам бăрзоходец та, аку немам тиа камени вăрзани аф ногите ми..."* [V,PM,44]; ~ *бăрзоходец си разбуди и заедноч киниса, на две џангали гу пристигна ламиниут бăрзоходеца* [V,PM,46].

**бăрзоходник** m 'тој што многу бргу се движи' ~ *това са свăрши, ама сега имам друг един деф, којто е бăрзоходник. Ки гу извадам да си припуснити* [V,PM,45].

**бăргу** adv 'веднаш, наскоро' ~ *и му си рéкал: "Захáрие, бăргу слéзи си!"* [MV,K,280].

**бăрка** (и: **бр̥ка***, **бăрке**) impf **1**. 'бара' (нешто) ~ *штó бркаш ?* (= што бараш?) [MS, s,9]; ~ *отидоха сега двете зентовци да брăкат о пиле млеко* [V, PM,160]; ~ *тăкá бăркáјте-си кăсмéт, нă-мóжеум јáс да-вă-глéдум* [ПД, 144]; и: 'сака, очекува некој да се придружи' ~ *"Ќ-óјме нă-плăнúнта". "Дă-дóјдум и áс?" "Нúа другáре бăркме, áјде"* [ПК,II,275]; **2**. 'гони' ~ *бéгум уд-бáче, мă-бăрке*; **3**. 'става нешто некаде, меша' ~ *нúм иј бăрки рăџто уф-јáдинто* [ПК(Г)]; **4**. изр. fig.: *уз-глáмна си гă бăрке* (= "си го бара" – се закача, а веројатно ќе изгуби) [ИГ, 123]; [СК, 320].

**бăрка (са)*** impf 'се меша' ~ *јáзе óшти еднóч нé си бăркам нúту нá магазúи, нúту на пáри* [V,PM,153]; ~ *заедноч гу чини цар на неговоту месту, не са бăркаши веки на некоја работа* [V,PM, 37]; ~ *нă-тóо мéсто сă-збăркýват двéте рéки* [ПК,II, 27].

**бăркáл'ка** (и: **бркал'ка** според материјалите од Таневиќ) f **1**. 'голема лажица, "за бркање" кога се вари нешто во голем сад на силен оган'; сп. гл. **брка** 'меша' [ТГ,98] ~ *дăрвăна лăжúца, шó си-бăркме рăчóко*; **2**. fig. 'жена што оговара и прави сплет-

ки, т.е. ги *рǎзбǎркуве* комшиите' [ПК(Г)]; сп. ~ *бǎркáл'ка вúкме и нǎ-нéкаа жéна шó-ј̥ рǎскáруве л'ýј̥то* [ПК, II,29].

**бǎркáн изúќ** m 'јазик (говор) во кој се чувствува силно влијан-ие од соседните јазици (говори)' [ПК,II,29].

**бǎркáн** (и: **бǎ́ркан**) adj 'измешан' ~ *бǎркǎно брáшно* (= брашно од различни жита) [ПД,116]; – за време на *трекáта вечер* (= кога доаѓаат наречниците и ја одредуваат судбината на новороденчето) некои мешаат различни брашна, како пченкарно, јачменово и тн. за да биде *бркана* и детската среќа – т.е. од сите страни да му доаѓа среќа [ТГ,110]

**бǎ́ркани деца** pl 'деца во едно семејство но од различни родители' ~ *óни сǎ-бǎ́ркǎни дéца – уд двé мáјки, нéко· дóнцано, нéко· зауварно, нéко· прǎрóдно* [ПК(Г)].

**бǎ́ркин** adj 'баран' ~ *тó чувéк е бǎ́ркин ут Тýрцте* [СК,320].

**бǎркулéш** m 'нешто неуредно, растурено' ~ *кá úма рǎстýрни нóго рǎбóти нǎ-адно мéсто. "Нивéсто, нǎрéди мáлко, шó-ј тóо бǎркулéш нис-удáта, ак флéзе нéкуј, зǎ-пéза-ј* [ПК,II, 29].

**бǎркǎнúца** f 1.'неред, размешани работи' ~ *кóга о-дúплиме т'итýно дóма с-éј бǎркǎнúца;* 2. 'расправија, конфликтна ситуација' ~ *дуј̀дé, напраúвú бǎркаанúца и си уддé* [ПК (Г)]; ~ *избигáх ут-тáмка óти станá адна бǎрканúца. Сǎ-стипáли нéкуј* [ПК,II,28]; 3.'немир, бунт, војна' [МЕ(Р), 170]; 4. 'детска игра' ~ *дéчката си-ј̥грáат бǎркǎнúца, нéкуј ú-вúкат* **гунúчка**.

**бǎрлóк** m 1. 'мал дел од нивата останат необработен' ~ *ми-устǎнá óш áјн бǎрлóк нé-искóпин;* 2. 'дел од нивата каде што посеаното не успеало' [ПВ(К)]; 3. 'нешто нечисто, неуредно, ѓубриште' ~ *цéл бǎрлóк стǎнáл* [ПГ(Ф)]; 4. 'место со стара, застоена вода' (**бǎрл'óк** и: **смиутúна**) [ДС(Ч)]; 5. 'мала група овци' ~ *гу-видéх пáсе áјн бǎрлóк óвци;* 6. 'светли црвени кругови што се јавуваат пред очите на исцрпен човек (психички и физички) ~ *ми-сǎ-глéдат бǎрлóци, брлóци прǎд-мéне* [ПК,II, 28].

**бǎрмýт** (и: **бǎрнýт**) m 'средство за смирување, тутун во ситен прав, се шмрка – **емфие**' [СК,320]; ~ *áс пúх аднóч бǎрмýт* [ПК,II,28].

**бǎ́рна** f 'усна (горна и долна) [ИГ,124]; и: **бǎ́рни** (pl) 'надворешниот дел од устата на човек, усни' [ВС(Д),67].

**бǎ́рска*** impf 'удира' ~ *сúчки през мéн замúнахти / сúчки ма с нóги бǎ́рскахти* [ВС(Д), 87].

**бǎ́рчка** f 'длабока црта на лицето (или на друг дел од кожата на човек)' [ПВ(К)].

**бǎршáл'ка** f 'крпче за нос' ~ *усн'áа нóсут си-о-бǎ́рше* [ПК, II, 28].

**бǎ́рш'ку** adv, dem. од 'брзо' [ВС (Д),67].

**бǎ́рштисе (сǎ)** pf 'се помири, опрости (т.е. не држи до некоја навреда или клевета)' ~ *áк éј бил нéкуј скáрǎн, ќи-сǎ-бǎ́рштúсе нǎ-прóчка* (= религиозен празник кога оние што се лутат, особено родни-

ни, се помируваат; иницијативата по правило потекнува од помладиот) [ПК,II,28]; [СК,320]; сп. ~ *ем сă-бăриштисахме, ем оште сă-л'уте* (= иако се помиривме, тој уште се лути) [ПК(Г)]. Сп. уште ~ *бја: скăрăни ама сă-бăрăштиса:* (= беа лути меѓу себе, но се помирија); во Дојран за празникот **Прочка** го даваат следново објаснување: *ти: денуве ак не сă, нă можăт дă сă-бăрăшти-сăт л'ујто* [ПД,116].

**бăрăбáн** (и: **бăрбáн**)* m 1. 'музички инструмент (од дрво и опната кожа по која се чука и се создаваат звуци) – во минатото како и денеска се користи заедно со други народни инструменти (гајди, зурли и сл.) кога се прават различни веселби (свадби, народни собори и сл.); 2. 'вид од споменатиот инструмент на кој (во заостанати средини) со специјално чукање се сигнализира дека народот треба да се собере за да му се соопшти нешто од страна на власта ~ *ва: ве-чăр сум тука, не излевум ни-кăде, ки чукиш бăрăбано, уф-баните дă не смее никуј дă-флезе усвен џаро* [ПД,148]; ~ *ка чујале бăрбано оти чуке, оти ко:-казнăт, то: де-тто уддел дома* [ПД,154].

**бăс** m 'млад изданок од коренот на овошно дрво, пр. од *зарзалија, дујна* и сл., а потоа се *присадуват* на др. место (така си ја обновуваат бавчата) [ТГ,350].

**бăскиј̑** pl 'дел од воденичарската опрема' ~ *(ус-них) уф-вудништа о-пудигат вăртен-то* [ПК,II,28].

**бăснáрка** f 'жена што враже, (божем) лекува со баење, односно ја "претскажува" иднината' [ПД,116]; ~ *глидачка, таа шо баа, шо пузнаве, ѓоо. Лăже, ама нăродо ви-руве, дури и пари и давăт* [ПК,II,28].

**бăстисуве** impf 'врши притисок, однеенадеж доаѓа, напаѓа' ~ *мă-бăстисаа госте – шо нă-једех тоо извадих (искăрах)* [ПК,II, 28].

**бăсăмáк** m 'едно скалило – напречно дрво на скала, степеник' [КЕ,244]; [СК,320] [ПВ(К)].

**бăтáк** m 'нечиста вода со кал' ~ *ка нема де-ј̑-тăкоф, цел ден еј̑ уф-бăтако* [ПК,II,28].

**бăтáл** adj 'неуреден' ~ *рăстурин, ного бăтал чувек тоо мојо... бăтал чувек ... бăтал којн* [ПК,II,28].

**бăтáн** m 'работилница за тупење клашни, користи водена енергија' [КЕ,271].

**бăтăлисе** pf 'остави нешто, не го користи повеќе' ~ *имај-ниту ми гу батялиса* [BV, 25]; ~ *сичко бăтăлисах у-селто, уддех у-градо, по-арăн-еј живото* [ПК,II,28] [ПВ(К)].

**бăтăрдисуве** impf 1. 'зема, присвојува' ~ *шо имше д-имше уд-мајка се она бăтăрдиса* [ПК,II,28]; 2. 'повлекува (тегне) силно' ~ *м'ен'а м'а батардисува вудата* (со исто значење: *м'ą џаснува н'е-тр'ą у вудатą*) (= ме повлекува во длабочината) [MS,s,7].

**бăхт'а (са)** impf 'се тепа' ~ *са бăхт'ахме сос адин друк змиј и ми надви* [ВС(Д),79].

**бăхчăлăк** m 'градинарство' ~ *уд-бăхчăлăк живејąхме: дујни, јąбулки, сливи вадăхме тоги*

*но́го, пруда́вах̆ме, не́ би́ше но́го а́рно, а́ма не́ ни би́ше и ло́шо* [ПК,II,29].

**бӑчва́р** m 'мајстор што изработува дрвени садови, буриња, бочви' [ДС(Ч)].

**бӑџа́к** (и: **баџак**) m 'парче кожа од што туку одрано животно' – се става на удрено место, помодрено, или на место што е опфатено од болеста *мицина* [ТГ,236]; ~ *ко́жа удо́фца, а-туру́ват нӑ-у́дрӑнто ме́сто шо́ те́-ј, о́на ќа-извле́че крӑ́фта, нӑ-у́дринто ме́сто ќи-уста́не чиви́т цӑ́рно* [ПК,II,29].

**бӑџини́к** m 'ѕидан отвор во форма на издолжен цилиндар низ кој излегува димот' ~ *у бӑџини́кут бу́че* [ПВ(К)]; 'горниот дел од оџакот, над покривот' [ПК,II,29].

# В

**в (аф, уф)** praep **1.** 'упатува на внатрешноста на даден простор, каде нешто се наоѓа' ~ *ѝмало една̀ ходаја̀ хубава, та л'у ко̀ј да приспѝ в нѐа, ни осăмновал* [V,PM,254]; **2.** 'укажува на место кон кое е усмерено дејството' ~ *т'а клала овчаро внетре в сăндăко, викнала един грăбоносник и го отнесла в кăштăтă на тăрговецо* [V,PM, ..]; ~ *и тăрговецо навăрвил си по пăто, пак овчаро утишел в градо* [V,PM, 280]; **3.** 'начин' ~ *на крајта си стојат / в црно јубличени / в црно забрадени* [ТГ,348]; **4.** 'означува положба врз горната површина на предметот' (го покрива основното значење на предлогот на - за ова в. поопширно во граматичкиот дел) ~ *приближѝ при нѐа, турѝ ухо̀то му аф мо̀мин курѐм от го̀ри* [V,PM,29]; ~ *и му писа̀л... наврăс гла̀вата уф крăстут* [MV,K,293]; ~ *ногите му кладе аф сенката, главата му аф слăнцету* [V,PM,17]; ~ *да стăпнити уф узго̀ри уф змѝити* [MV,K,292]; ~ *нивјастата га кладе аф филдишната удаја, седнала аф фил'увата кожа* [V,PM,46]; **5.** пресретнувањето на предлозите *во* со *на* се потврдува и во случаите кога *во* (впрочем како и *на*) го покрива просторното значење на 'меѓу' ~ *еднош как влезе в трите крал'уви и в аскерот* (= еднаш кога се најде меѓу трите кралеви и меѓу аскерот) [V,PM,160]; ~ *по̀вели на на̀с да си хо̀диме на бил'у̀кут уф пра̀сити* [MV,K,265]; **6.** слично е и објаснувањето за употребата на *во* со значење на 'кај' ~ *царјут пусна хабер на зета му да дојди аф царјут* [V,PM,49]; ~ *момчето износил карпичите в царската мома на конаќут нејн* [V,PM, 71]; ~ *та̀мо во ца̀рјут чинѝ мло̀гу врѐме, и едѝн дѐн излѐзнал да си шѐта* [V,PM,9]; **7.** предлогот во, освен што го

**вто́р*** num 'по редослед веднаш зад првиот' ~ *на вто́рта нидéл'а мла́дите о́дӑт па́к кӑј рудúнте на нивéстта* [УЕ,26]; ~ *нӑ-вто́рјо· дéн па́ сӑ-нӑјдéме сӑс-та́тко, ма́јка, та́м кӑде Симитлúа* [ПК,II,219]; ~ *тогас детету зема карагришите... му плати и за да му пиши и друга книга, втора* [V, PM,38].

**вториј** num 'не првиот, туку оној што следува, што доаѓа' ~ *и пак вториј вечир гу зема стариот аф пештера му човекот* [V,PM,84].

**вто́рич** m 'обичај кога зетот со невестата оди прв пат, по свадбата, на гости кај семејството на невестата' (вториот петок по свадбата) ~ *нивéстта о́ди на вто́рич* [УЕ,26].

**втуру́ва (се)** 'влегува една вода во друга, се влива' [КЕ,276].

**вуда́рник** m 'место каде што се мијат садовите, мијалник, личи на дрвено корито' [ПК,II, 32], [ИГ,114]; и: **во́дник** [СК, 321].

**вудéн д'а́ду** m 'вид пита' [ВС(Д), 69].

**вуденичарски** adj 'тоа што има врска со воденица' ~ *а баче му му речел: "а бре лудо, тоа не е мајкинио прешлин, ами е вуденичарски камен"* [Ш,V, 420]; ~ *малкио видел воденичарски камен па му речел на брат му: "баче! гледаш! тоа камен е мајкинио прешлин; езе ќи гу земум"* [ШК,V,419].

**вудúлу** (и: **вудúло**) n 'јаже, огламник (за водење на коњ, магаре и сл.)'; сп. **по́удник** [MS,s,129]; ~ *фа́ти да купа́ј ахýр'у, гу скýмнува вудúлуту и сӑ гра́мнува, утúва и ко́н'у* [MS,t,61]; ~ *има́ш'и инó мага́р'ạ Настрадúн-хо́џ'а, има́ш'и млóгу длӑгу вудúло* [MS,t,55].

**вудинúца** || **удинúца** f 1. 'работилница за мелење на жито – користи водена енергија' ~ *сéки дéн удéла па́спӑл лижа́ла о́клу ка́минут. Та́а вéтка вудинúца* [ДК,142]; ~ *идúн и бúл вудинч'а́рин и уч'éл идúн ч'ифч'úја тамо́кул вудинúцата, му ја уткра́ва пампрúцата* [MS,t,43]; *сп.* **вудница** ~ *зӑ-вуднúцӑта во́·та сӑ-нӑвӑрнуве уд-рéкта, о́де пу-а́рго сé дубéнто* [ПД,171];

2. 'рачна направа (ја има во селските куќи) со која се мелат помали количини' сп. ~ *уданúч'ка ут кафé* (воденичка за кафе) [MS,s,129].

**вудинча́р** m 1.'човек што работи на воденица' ~ *д-о́ш нӑ-вудинча́ро пуд-думӑзлӑко, ча́рко дéкӑ вӑрте, рúби úма ја́ тӑквú, амӑ нӑ-мо́жум а́с дӑ-ј-иска́рум* [ПД,157]; ~ *нӑ-вудинча́рут му ӑ зӑпрéа во́тта на бýкӑта* [ДК,114]; **2.** изр. **вудинча́ро нӑ-нéгуфта вуднúца сја́а нӑврӑ́ште во́ота** (= секој се грижи за себе) ~ *кумшúјте уддéли уф-гра́до, си-нӑридúли рӑбо́тта, а нӑ-на́с нé никăжа́а. Е, тӑка́-ј то́о, вудинча́ро нӑ-нéгуфта вуднúца сја́а-нӑврӑ́ште во́ота* [ПК,II,156].

**вудинч'а́рин** m 'човек што работи во воденица' воденичар'; сп. **дирминџ'úја** [MS,s,129]; ~ *идúн и бúл вудинч'а́рин и уч'éл идúн ч'ифч'úја тамо́кул вудинúцата, му ја уткра́ва пампрúцата* [MS,t,43].

**Вудици** pl 'голем христијански празник, зимата, по Божик – Богојавление' ~ до тој ден *русалиите* (= учесници на религиозно-битови групи, што играат по селата, облечени во народна носија, вооружени со дрвени сабји и секири –

обичај поврзан со областа Долновардарско, сп. под заглавната единица **русалии**) треба да се вратат во своето село, бидејќи по **Водици** не се игра **русалии**.

**вудна́к** m 'влажно место каде што се задржува водата многу време' ~ *ако-ј вудна́к, бӑлти́-ште* [ПД,129].

**вудни́чка** f, dem. од 'воденица' ~ *о́дӑт уф-адна́ вудни́чка* [ПК,II, 276].

**вудни́ште** n 'влажно место каде што има изворчиња' ~ *а-пӑ и́мше и Кла́јнци – вудни́ште, буна́рче тӑкво́, кӑјна́че, сӑ-џӑ-рпе во́да уд-ни́х* [ПК,II,216].

**Вудукрӑ́с** m 'христијански, православен празник' ~ *Водици. Кр-ӑ́сто сӑ-фӑ́рле уф-ре́кта, по́-здрави чуве́ци нӑ-га́шти сӑ-фӑ-рл'ат до·-фа́тат. Има но́го на-ро́т* [ПК,II,32].

**вуи́ште** n 'дел од ралото, дрвото што го поврзува плугот со јаремот' [ПГ(К)].

**вујвода** m 'одговорен. командир на нерегуларна воена единица во турско време, којашто се бори против поробувачот' ~ *ма́јка му дде́ла во́да, а пӑ вуј-во́·та (тре́м има́ли сме, тӑка́ вра́та), о́н сӑ-че́ше та́м, а Ту́рчино нӑ-вра́тта* [ПК,II, 320].

**ву́јко** (и: **вујку**) n 'роднинска врска: брат на мајка' ~ *он, оште ка па́жѓе ут ма́јкӑ-му и ри́пке низ удаата, ско́ке – пи́те: ву́јко де́к-е ... гу нӑо́жѓе ву́јку* [ИГ,110]; ~ *имаши един вујку димирџиа, отиде та му речи, да му стори един чифт чизме от железу* [V,РМ,135] – во примеров што следува има интересна множинска форма – со наставката *-и*: **вујци** – поопширно за ова во уводниот дел; ~ *на сестра им и́ са добило дете, си играло на дворут сус ашици и викало: "чик, чик, ашиджик, имам девит вујци"* [V,РМ,270]; сп. vok. **вујчо** ~ *рече: "ајде, вујчо, да направам и за мен хазӑр един кон, да дојдам да ти помогнам"* [М(В),97].

**ву́јкоф*** adj 'она што му припаѓа на вујко' ~ *јазе, а́ку не купу́-вах тво́јта магази́а и ву́јкова-та кӑ́шта, са́каши друг да ги зе́ми* [V,РМ,16]; ~ *су бајовите дичијна / су вујковите внучијна* [ТБ,М,31].

**вујни́к** m 'припадник на државна воена формација' ~ *е-се́га, ме́н мӑ-зима́· Ту́рците вујни́к* [ПД, 171]; ~ *те́рум чаре́ дӑ-избе́г-ум, амӑ ру́бите не́-ми-сӑ испр-а́тни, куту сја· вујни́џте ка ги-испра́штӑт* [ПД,171].

**вујни́чки** adj 'што се однесува на војска (војници)' ~ *н'а· би́ве та· рӑбо́та, а́с ки-испа́днум нӑ-мигда́но, к-им ка́жум, и́нче ак нӑ-ви́ӑт ки-ре́чӑт: вујни́чки бигу́нци* [ПД,172]; ~ *ф-на́с – Мо́крӑна дујде́ ади́н, прӑспа́ адна ве́чӑр, вујни́чки ру́би* [ПК,II,222] – отсуство на предлогот **в (во, уф, аф)** во додатокот за место.

**вујска́** f 'наоружена формација (обично од млади луѓе) во служба на државата' ~ *он то́лко вујска́ истипа́л за не́а, си́н му а зима́л* [ИГ,114]; ~ *има́ло ід-ин цар и но́го јуна́ци и вујска́ пуштува́л, нӑ муже́ле да а зе́-мӑт* [ИГ,112].

**ву́јче** m 'роднинска врска: брат од мајка' ~ *ќи о́дӑт кӑј не́куј уд не́јнте на́јблиски руди́ни, да ре́чиме кӑј чи́чко му, кӑј де́ви-рут, кӑј ву́јче му и кӑј би́л* [УЕ,27].

**вујчи́на** f 'жена на вујко (брат од мајка)' – во други говори **вујна** [СК,321]; во синтагма со лично име се употребува кратката форма **ву́јчин** (пр. ~ *ву́јчин Ли́ка*) [ПК(Г)]; [ПК,II, 32]

**вули** pl 'од капакот на казанот во кој се вари ракија излегуваат две лули (во гевгелискиот говор: **вули**), низ нив поминува пареата пред да се кондензира и да стане ракија [ТГ,335].

**вуловцки** (и: **во́лски**) adj 'нешто што се однесува на вол' ~ *адна-две којнцки или вуловцки коли* [УЕ,6]; ~ *от триде́се годи́ни до педе́се – во́лски живо́т* [ШВ,IV, 336].

**вуло́сува*** pf 'покрива, затвора' ~ *ути́вами на ракаџ'и́јскију каза́н' да сфари́ми раки́ја; ги ту́рнува́ми у каза́н'у, ги вуло́сува́ми сӑс капа́јќу* [MS,t,4]. Кај Будишевска среќаваме примери од Воденско: ~ *Гелӑ вулоса бела риза... ~ ќи та вуло́сам, оти си ќо́ле на мене* [BV,172], но објаснувањата не се прецизни.

**вун** (и: **вунк**) adv (добиено со редукција, односно со лабијализација во соседство на лабијалното "в" од *вонка*) 'надвор' ~ *ја пл'уи вел'а́јке: "фту! фту! маскарицку, вунк от дома ми!" ... кату излела вун, ја најде нос ѓавол да ја пита* [V,PM, 165]; ~ *тогај змиата половината влези на моминото сӑрце и половината падна вун* [V,PM,174].

**ву́нка** adv 'надвор' ~ *аман, брате, ти са мол'а, извади ми вунка та што сакаш да ти чина* [V,PM.151]; сп. **вунк** и **вонка**.

**вун'а́і̯** || **ун'а́і̯** impf 'испушта смрѓава, смрди' [MS,s,127]; сп. **вон'и**.

**вун'е́ш'на** adj, m(f) 'тој, таа што испушта смрѓава' [MS,s,129].

**вункашна работа** f 'ѓаволска работа' ~ *тамо имало един дирвишин, што знаел вункашни работи* [V,PM,98].

**вунту́р** m 'вид орел' (голем) [КЕ, 264].

**вурѓија** f 'циганска кожена торба во која го ставаат брашното што го испросиле' ~ *ах, та палена ѓупка, вадан истури уд вургијата на то место брашно, та затоа падна* (кога мало дете ќе падне со овие зборови го смируваат) [ТГ,122].

**вурки́на** (и: **вруќина**) f **1.** 'зголемена температура во воздухот, горештина' [СК,321]; сп. ~ *ка́ бе́гӑхме уд-до́лце би́ше свити–Питро́фцка вурки́на* [ПК (Г)]; [ИГ,120]; **2.** изр.: **те́гли вруки́ната** (= се измачува од голема жештина) ~ *и на них су на́с то́кму а чини́л си, що тегла́хми вруки́ната* [MV,K, 315].

**вурцу́ки** n **1.** 'ситна монета, стопаре'; **2.** bot. 'цвеќе паричка' (Bellis perennis) [BV,172].

**вус'а̨ни́ца** || **васани́ца** f 'црв од пеперуга, има влакненца по телото со кои ја надразнува кожата на тој што ќе ја допре (фати) – гасеница' [MS,s,129].

**Вуќе́фалус** m 'сопствена именка, име на животно' ~ *Ко́н'у гу ви́каха "Вуќе́фалус"; му гу пу́сна бакш'и́ш'* [MS,t,59].

**вушлив** adj **1.** 'тој што има вошки'; **2.** fig. 'сиромав' ~ *е дедо Бужиќ е вушлив, и сус веткичко можиш да си пуминиш* [ТГ,85] (така го смиру-

ваат детето ако за Божиќ не му купат нешто ново) [ТГ,85].

**вуш'ти́на** || **уш'ти́на** f 'она што останува откако ќе се извади медот од саќето (питите) каде што пчелите го собрале медот' [MS,s,129].

**вчера** adv 'претходниот ден' ~ *а бре синку, тинака вчера си дошел на меника, от дека знаеш таква работа да чиниш?* [V,PM,13,7].

**вчéравéчер** adv 'предсиноќа' ~ *как да не сме нажалéни, нажалéни, расплакáни / вчéравéчер чýдо стáна, Гóце Дéлчов убúт пáдна* [ПК,II,235].

**вă̆в** praep 'упатува на внатрешноста од нешто – **в, аф, уф**' ~ *вă̆в кă̆штата кă̆де што преноштувáло момчéто, бúла им се рóдила мóмичка* [ШВ,IV,337].

**Вă̆гитýрци** top. 'име на населено место во Кукушко' ~ *рă̆бóтше и нă̆-дрýги сéла, нă̆-Аџинýс и Армутчúа, и óш аднó – Вă̆гитýрци, и нáшто, нă̆-читúри сéла* [ПК,II,319].

**вă̆глинче*** n, dem. од **вă̆гл'ан** 'запалено, но недогорено дрво, што сé уште содржи топлотна енергија која што може дополнително да се активира – јаглен' ~ *сé вă̆глинчúјна си прáвише, на Гумéнџа си нóсише со мă̆гă̆рéнца* [КЕ,291].

**вă̆гóн** m 'помошен пловен објект' ~ *слýши, му вéле, кá ки-т-дáде он нă̆-тéбе злáтнио пă̆рă̆хóд, пă̆мпóро и вă̆гóнто, ти, рă̆чé нă̆ та: дáта дă̆-дóјдиш пá прă̆-мéне...* [ПД,148].

**вă̆днýшка** f 'вид змија, *пу-вóјте гă̆-úма,* не е опасна' [ПД,124].

**вă̆згичтúсан** adj 'резигниран' (се откажал од нешто планирано) [СК,321].

**вă̆здух*** m 'обвивката со гасови (водород, кислород и др.) околу земјата' ~ *турила го баба на огниште / одде дојде пусто орле / дигнали го дедо вă̆в вă̆здуха* [ТБ,С,31].

**вă̆здă̆ха** || **ú̆здă̆ха** f 'воздишка' ~ *мáјч'инáта вă̆здă̆ха на зим'áта ни пáж'да* (поговорка: мајчината љубов е нешто многу важно, неповторливо) [MS,s,128].

**вă̆зрас** f 'поминати години од животот, одреден период' [ДС(Ч)].

**вă̆зрацки** pl 'прва посета на младоженците по свадбата кај родителите на невестата' [ВС(Д), 57].

**вă̆зрă̆сă̆н*** adj, opp. на 'млад' (возрасен, оформен) ~ *дóбро, ама вă̆зрă̆сно дéтто, нé-ј нéко: аџă̆ми:* [ПД,145]; ~ *бúло вă̆зрă̆сно, усумнáјсе, дă̆вă̆тнáјсе гудúшно* [ПД,145].

**вă̆и** (и: **вă̆ј**) pron 'вие' ~ *им речи на них: "јазе не идам, под'аити вă̆и"* [V,PM,205]; ~ *"даш'ó прáзин úдаш'?!" – "ш'ó кáзувáти вă̆ј, будалă̆сти!"* [MS,t, 75]; ~ *д'ă̆дуту му вилú: "д'é за пóјти вă̆ј и јáс за дóјда азвáм!"* [MS,t,80].

**вă̆же** n **1.**'повеќе нишки од коноп усукани заедно' (служи за врзување, влечење и сл.); **2.**. изр. **вă̆јшто нă̆-гýшта** (= си го одзел животот со гушење со јаже) ~ *видéл нéма нa-дéк, вă̆јшто нă̆-гýшта, áјт суздрáве* [ПК,II,56].

**вă̆жнúца** f **1.** 'парче коноп на кој има нанижано пиперки, тутун и сл., така оставени да се сушат – низа'; **2.** fig. 'еднородни предмети наредени еден зад друг', пр. *вă̆жнúца вóшки* (= многу вошки една зад друга) или *вă̆жнúца л'ýде* (= луѓе во колона) [ПК,II,32].

**Вă̆лáндуво** n, top. 'име на населено место во југоисточна Македонија' ~ *сéлто пă̆рво бúло нă̆-*

*цăдéто зă-Вăлáндăво, сă-викáло Аништа* [ПД,174]; ~ *óна бúла ут-кăдă Вăлáндуво* [ПД, 152].

**вăлáндуфски дрéнăк** m, bot. 'вид грозје, крупно' ~ *тó: дрéнско грóзде шо-ј, вăлáндуфски дрéнăк шо вúкăт* [ПД,152].

**вăлк** m, zool. Canis lupus **1.** 'грабливо шумско животно' ~ *немóј хóждаш на врăх вăлкóт јáгне* [V,PM,21]; *глéда вăлкут шо си óди на óфцити, и а устáва óфцити, да бéга* [MV, K,311]; ~ *са пракина придеки, исприде кулко на влăкут дуп да му затниш* (погрешно запишано: *влăк* наместо *вăлк*) [TГ,362]; [MS,s,127](pl.: **влацé**); **2.** изр.: **вăлкут сам сигă-фáште рąбóтта, зąтó:-ј дибéл уф-врáтут** (= за да успее некоја работа, основно е да се ангажираме самите а не да чекаме помош) [ПК(М)].

**вăлна** f **1.** 'влакна со кои е покриена кожата на овца' ~ ... *чувéк шó влáче вăлна (бубáјќ) ус-грéбинци или пак уф-влăчáрница* [ПК,II,31]; **2.** 'влакна по кожата на животни (воопшто)' ~ *пá дáј, вúди тýка нă-рáнта, шу-мă-ýдри су-бáлтăкут, дáли фáти вăлна úли нé?* [ДК,150]; **3.** 'густи влакна на одредени делови на телото на човек' ~ *му дáдуха· прóск'éфал да сéдни; му р'éч'и д'ăт'ąнту: "úмам вăлна на ганзóт!"* [MS, t,78].

**вăлн'ан** || **вăлнин** adj 'нешто направено од волна, волнест' [MS,s,128]; ~ *на крај цăрни пăпуци су вăлнени бувки* [УЕ, 12].

**вăлничка** f, dem. од **вăлна** ~ *пубунúшта сум-брáла вăлничка ут-кăдăјнте шó шуткáли...* ~ *сум вијáла вăлничка дă-зăплéтум чурáпче нă-дéтто* [ПК, II,252].

**вăлнутúи** (и: **вăлнутúį**) pl 'волнени алишта' ~ *сúте вăлнутúи ги-испрáх, ги-скрúх, тóпло-į гáаре, нéк стóот зăзúма* [ПК,II,32].

**вăлóк** m 'камен, служи за рамнење, како валјак' ~ *гулéм кáмин, ус-нéго áдно врéме нáште гуминцáне* (жители на Гуменца) *вáл'аа, рáмнаа. Нăстрéде-į прувáлин* [ПК,II,32].

**вăлтáр** m 'издигнат и преграден дел од црквата, таму не влегуваат жени – олтар' [ДС(Ч)].

**вăлчáрник** m **1.** 'место, карпи со дупки в планина каде што се множат волци'; **2.**'непристапно, "затăнтено" место' [ПС(Г)].

**вăлче** n, vok, dem. ~ *кýмо вăлче нúм глéди пу-зúдо нă-гóре, úма тăрăне и глóзи* [ПД,157]; ~ *дáј и ти аднó вăлче, ќи-т дá:м аднó јáгне* [ПК,II,252].

**вăлчи*** adj 'волчешки' ~ *вăлча кóжа* [ДС(Ч)].

**вăлџáн** m 'мал, длабок сад за пиење кафе, чај' [ДС(Ч)].

**вăл'ýга** f **1.** во работата од Саќов го среќаваме следново објаснување: 'голема снежна топка што се добива кога ќе се стркала парче снег' [СК,321]; **2.** според нашите истражувања: 'парче дрво, округло, служи за симнување на воденичниот камен'; **3.** 'направа за рамнење, како валјак' ~ *зéх аднá вăл'ýга зă-рáмнине* [ПК,II,32]; **4.** fig. зн. дебел човек ~ *кá сé-į чинúл алúс вăл'ýга до:тăркáл'увиш;* сп. (**вăлóк**).

**вăм'ą** n 'орган на женско добиче каде што се собира млеко – виме' [MS,s,128]. сп. **илúн** (pl *вăм'анта)* [MS,s,128].

**вăмпи́рка** f **1.** 'мртва жена која-што ноќно време излегува од гробот и прави лоши работи, пр. им пие крв на луѓето' (народно верување) ~ *та́а же́н-та сă-чини́ла ва̣мпи́рка* [ПК (М)]; **2.** 'обраќање кон жена' (со навредлива конотација): ~ *г-уткáре тáм, зéме до́:-испéре бáбата. "и-и, вăмпи́рко, ќ-им искáриш óчте, шó мýшкиш?"* [ПК,II,234]; сп. и: ~ *мале, стара мале / ти стара вампирке* [ТГ,331].

**вăн** (и: **вăнк**) adv 'орр. на внатре' ~ *и Кулýф, дýр угреá слăнцето, не излезé вăн* [V,PM.11]; ~ *сăс нуѕ'ắт'а̣ гу раздри́ва грубó, гу звáжда цар' Алéксандрус ут вăнк* [MS,t,61]; сп. **вун, вунк.**

**вăнка** adv **1.** 'орр. на внатре' ~ *бáбата р'éч'и: "бá!бá!бá! јас м'éн'а̣ м'а̣ и стрáх вăнка да спáм!"* [MS,t,71]; сп. уште ~ *тој постојá вăнка портата малку врéми* [V,PM.9]; (пр. за безпредлошка употреба на додаток за место; за оваа балканистичка специфичност в. во граматички дел); **2.** – во синтагма со предлогот *по* зн. 'одење по нужда' ~ *едно вр'аме един човек излезе по ванка да си рашета* [V,PM,138]; в. **вунка.**

**вăнгил** || **вăглин** m 'парче од изгорено, недогорено дрво, при повторно палење се користи за загревање, пр. за скара и сл. – јаглен' (pl : *вăнгили, вăгли, вăглин'éту*) [MS,s,127]; уште: **вăгăл'** [ДС(Ч)]; и: **вăгл'ан** ~ *ќ-о:-пáсат, ќо:- дукáрăт до́ма, вăгл'ăне јáде* [ПК,II,233].

**Вăндо** m 'м. лично име во Ениџевардарско' ~ *испăднá Вăндо, диситáр на чéтта шо бéше* [КЕ,281].

**вăндýза** f 'специјална чаша од дебело стакло, се става на грбот на измрзнат човек (откако се издува воздухот од чашата со запалено парче памук)' [MS,s,128].

**вăнѕил** (и: **вăза̣л**) m **1.** 'место каде што се врзани две врвки (конци, јажиња) – јазол'; **2.** 'глужд на дрво, местото каде што излегува гранката од стеблото' (pl.: *вăнѕил'а̣, вăнѕилéту*); сп. *сăнк* [MS,s, 128]; **3.** fig. 'мал, низок човек (обично лош)' ~ *вăзăл и на̣ вăзăло, сé тú знáјш!* [ПК(Г)]; **4.** изр.: **сви́ти вăзăл** (= врзано крпче како јазол, во кој жените ги кријат парите) [ПК(Г)].

**вăнката** adv 'орр. на внатре' ~ *мáјка му заеднóч фати́ хизмиќáр за чи́фтут и óшти еднóч не пýсна ни́ту пари, ниту дéте по вăнката* [V,PM,26]; (членување на прилог во ситуации што не се возможни во стандардниот исказ); сп. **вун, вунка, вăн, вăнка.**

**вăнкаш'ин*** adj 'орр. на внатрешен' ~ *три дни на с'ăнка, пуж'лăт'áват хубав'а̣ дрăнц'éту, тугáс ги звáж'дами на вăнкаш'ни́ју чардáк* [MS,t,5].

**вăнкушли́ва** adj, f, според Саќов: 'лоша жена којашто мисли само на зло' [СК,321]. Истражувањата што ги имаме вршено упатуваат и на друго значење: **1.**'тој што несвесно се движи ноќно време, месечар' [СК,321]; **2.** и: **вункашли́ф** 'човек болен од епилепсија' ~ *тá-ј̣ лóша бóлис, бóлнјоо пáѓе (падúне) нă-вóнка, нă-пăт, дéк ќи-сă-нáјде;* исто **вóнкăшна бóлис** [ПК,II,32]

**вăнтур** m 'засек на дното на бурето за да влезат страничните даски' (= јатор) [MS,s,128].

**вăнц'и*** (и: **вăнж'и**) (pl *вăнц'инта* || *вăнц'ăта)* [MS,s,28]; (и: **вăже, вăжи**) n **1.**'стебленца од 'рж, сплетени како врвка, се користат за врзување на снопје' ~ *вразáч'инут ха бир'é друм'ăт'а, ха кла́ва на вăнц'иту и ха врăзува сно́пи ... ~ на дру́гајут д'éн' ра́нуту враш'и́луту зăј хазăр; за вéзми страпо́т, за усич'é ут сно́питу вăнц'éт'а* [MS,t,66]; **2.** 'дебела врвка, сплетена од повеќе нишки од коноп' ~ *бегот, гу налегна, гу тупа, тупа! Напкун му вăрѕа рăците с мокро вăже* [MC(B),74]; ~ *та сетни не ти ча́ка друго, са́мо да и́диш ету на онова́ дарво високо, што је нетри́ аф бахча́та, да фăрлиш една́ вăжи да си обéсиш* [V,PM,7]; **3.** fig. 'бесилка' ~ *така малкото д'ате гу куртулиса от вăжето* (= така детето го спаси од бесилка) [V,PM,95].

**вăпо́р** m 'поголем пловен објект со мотор (на пареа) – параход' [CK,321].

**вăпци́ло** n 'боја за преѓа, алишта и сл.' [ПК,II,32]; ~ *трибу́ве но́го вăпци́ло за ирáмто шо ќи-ј-ткáм за-Лимо́на* [ПК(Г)].

**вăпцу́ве** impf 'прави нешто да добие боја, да биде бојадисано (потопува нешто во растворена боја, или пак премачкува со боја за да се бојадиса) [ТГ, 59]; пр. преѓа, велигденски јајца и сл. [MS,s,125]; ~ *и́мше цăрно гро́зде, ја́ка шл'у́пка, дибéла, не сă-ја́јше, зă-ви́но би́ше, а́дно цăрно ви́но – вăпцу́више сé дéк ќи-па́дне* [ПК,II, 215]; во Гевгелиско постои верување дека работата се врши поуспешно доколку жената е сама кога *вапцуве* [ТГ,365]; сп. *ва́псана ица́* 'велигденски (бојадисани) јајца' [MS,s, 124].

**вăр** m 'највисокиот дел од главата на човек, теме' [ДК,103].

**вăра́к** m **1.**'тенки златни ливчиња' ~ *та́а зéмна нé сă-рăбо́те, цăрвéна-ј, свéтке кут вăрак*; **2.** 'хартија за украс, како позлатена' ~ *и́ма нéшто гуви́кат вăра́к, ус-нéго пра́ват кут-пузла́тна јабу́лка, а-но́сат нă-нивéстта и́л' нă-ку́мо, нé зна́м ка́-би́ше;...* ~ *уф нидéл'та ниша́н мини́ме. Ни́а ќи да́дме ца́ло (сребăрна пара), алтăнче, зама́нска па́ра, и цвеќе и ќи́тќичка (кăрăмфл'че), вăрза́ни ус цăрвéн ко́ниц, сус вара́ќ* [ИГ,114]; **3.** fig. 'нешто со висока цена, или многу што се чува' ~ *чи́ниш вăрăкли́а-ј, си́те му-сă-трéсат нăд-н'о́ˑ* [ПК,II,32]; **4.** изр.: **вара́ко му-пăдна́** (= му се навреди достоинството – иронично) ~ *ак путăрче вăра́ко ќи-ј па́дне, чи́ниш* [ПК,II,155].

**вăрбл'а́к** m 'место со многу врби' [ДС(Ч)].

**Вăрбница** f 'име на празник' ~ *нă тоˑ дéн сăбáјле ко́ј ки ти доˑ, тоˑ тă пулизи́л... ти́ă дéнуве сă: Сви́ти Ра́нгел и Вăрбница* [ПД,131].

**вăрбăна́к** m 'место каде што има многу врби, врбјак' ~ *гувéата сéлцки плăдну́ват уф-вăрбăна́ко* [ПК,II,32]; сп. **вăрбл'а́к.**

**вăрва** f **1.** 'парче коноп долго околу 2,5 м. на кое се ниже тутун' ~ *ва́дин нăпăлни́х дéсит вăрви тит'у́н* [ПК,II,32]; **2.** 'низа од пиперки и сл.' (нанижани на парче коноп) [ПК(Г)].

**вăрвéш** f 'потреба од често одење по надвор, пролив' ~ *е, и вăрвéш ви́киме* [ПК,II,240];

[СК,320]; ~ *ка́ го-ј фа̣ти́л а́ј̣н вăрве́ш, не́ма куве́т дă-стá‌не де́тто* [ПК,II,32].

**вăрви** (и: **вăрве**) impf **1**. 'се движи, оди' ~ *ѓо́нди не́ вăрве, са́атут си вăрве* [ИГ,121]; ~ *и така́ Бо́г да́де тихно вре́ме, и фатиха гими́ите да вăрјат* [V,PM,14]; и: **врăви́** 'оди (некаде)' [MS,s,129]; **2**. 'тргнува, заминува' ~ *е ма́јко, а́јде вăрви сја́а, ре́кăл* [ПК,II,263]; **3**. 'поминува време, напредува' ~ *вăрве́ле гуди́ни, мо́мăта пурăсна́ла* [ПД,151]; ~ *ут ка́ бига́ме, ре́чи то́ по́сто г-ујзвăрвéме, бугуро́јчко· по́с* [ПК,II, 252]; **4**. 'се продава' ~ *да и́дими на дру́го ме́сто, де́ка вăрви сто́ката по-ска́па* [V,PM.14]; **5**. 'откинува, грабнува' ~ *узрелја-ј јабăлката ... да ја вăрве* (возможно од "урве"?) [V,PM.219]; **6**. изр.: **ѝ вăрве ла́фо** (= ја почитуваат, ѝ го ценат зборувањето) ~ *удде́ла та· жéна, де́ка ѝ вăрве ла́фо, ут-те́бе еди́н кума́т, уд не́куј си́рне, уд не́куј у́рда...* [ПД,144]; фразата ја запишавме во Дојранско, во Гевгелиско, со исто значење Таневиќ запишал **врве му лакрдијата** (= авторитетен е, неговиот збор е важен) [ТГ,165].

**вăрвуле́ш** m 'движење на луѓето' ~ *о́ди-ми, до́јди-ми; шо́-ј то́о нис на́шоо дво́р ва́·дин вăрвуле́ш нăпрăвиа, ко́ј не́ пумина́?!* [ПК,II,32].

**вăрга** f 'издуено место на главата, може од удар, но и од болест' [СК,321]; ~ *излéве ак сă у́дриш* [ПД,130].

**вăрга́ле** impf **1**. 'тркала' ~ *шо́ гувăрга́лиш то́о бу́ре, не́л' гле́јш ко́лко тро́пе, рăзбуди́ ма́алта;* ~ *та́мă, ка́ о-вăргăл'а́ли уф-ка́лта нă-вăлко, ка́ о-вăргăл'а́ли*

[ПК,II, 225]; ~ *ко́га сă-тăрка́ле пу-зе́мата сă-убăрнуве* [ПД, 130]; **2**. – **(сă)** 'се препелка' ~ *сă-вăрга́ле кут-зăко́л'на куко́шка* (пр. кога човек се превиткува, се препелка од големи болки) [ПК,II,32]; ~ *зе́ да-сă-вăрга́ле нă-пăтут* [ПК(Г)]; сп. – коњот болен од *срце-јадејне* од болки се препелка по земјата (*се варгале),* а за да го излекува газдата му става во гушата црн пипер истолчен и помешан со ракија [ТГ, 384].

**вăрга̣ле́к** (и: **тăрка̣ле́к**) m 'нешто во вид на круг' ~ *то́-ј тăрка́ло* [ПК,II,32].

**вăргăл вăргăл** m 'цумка' ~ *падна́ло де́тто, а-а ка̣ко́ф вăргăл му-испа̣дна́л (излéгăл) нă-че́·лто* [ПК,II,32]; возможно со преносно значење од **вăргăлиц** (= инсект загнезден под кожата на добиче, на тоа место кожата е издуена како цумка).

**вăрга̣ле́с** adj 'предмет што има форма на топка, топчест' ~ *вăргăле́с ка́мин тиме́л' не фа́ште* [СК,321]; ~ *до́нци а́ј̣н вăрга̣ле́с ка́мин, доо-тăрка́л'ум уд-гурни́цта* [ПК,II,32].

**вăргăле́шка** f 'израсток под кожата, обично на главата, цумка' ~ *се́ вăргăле́шки, вăргăле́шки му-сă-чини́ гла́·фта* [ПК,II,32]. Сп. **вăрга, вăргал**.

**вăргăлиц** m 'вид црв, живее под кожата на добитокот, ги напаѓа слабите животни' [ПК,II, 32]; кај Саќов: 'здебелување што се среќава на конопен конец' [СК,321]. Веројатно ова е вторично значење; добиено според погоре споменатото: 'издуено место на кожата на добиток, бидејќи таму се има загнездено некој вид црв'. Сп. **вăгăрци** pl 'паразити, црви,

што се вгнездуваат под кожата на добитокот' [ТГ,34].

**вăрдаро** m 'име на ветар што дува во Дојран, доаѓа од Гевгелиско' (таму проаѓа р. Вардар) [ПД,129].

**вăрéла** f 'голем дрвен сад, вид буре' [КЕ,271].

**вăрéн*** adj 'она што извесно време било на оган и станало меко (пр. погодно за јадење)' ~ *ки изл'ýпи некóуку вăрéни јáјца* [УЕ,31].

**вăрéно** n 'јадење со месо' ~ *кóј сáкше, заќóл'ăвше курбáн, кóј сáкше вăрéно гу дáваа пу кумшúј, пу руднúни* [ИГ,118].

**вắрзул'** m 'нешто врзано во снопче, врзоп' [ВС(Д),70].

**вăрúа** f 'многу голем чекан, кога се употребува се држи со двете раце, служи за кршење камења и сл.' [ПК,II,32]; [СК, 320]. ' Кај Саќов срекаваме: **вăрúа** 'големо стаклено топче со кое играат децата'; сп. **вăрúја** 'голем чекан, пр. од 5 кгр.' [КЕ,270].

**вắрка (сă)*** impf 'оди на истото место каде што бил порано, се враќа' ~ *и му вил'áт: "хáјди бé Ќел'éш'! ни сă вắрками, ти óш'ти утúваш' "* [MS,t,35]; ~ *кăк сă вắркаха ут дрăвáта, úди дур на пулувúн'у пắнт', му вилú: пắр! на магáр'ату* [MS,t,48].

**вăркузун** m 'јаженце со кое се стегаат гаќите, панталоните – врвца' [ПД,118].

**вắркулáч'ка трắн** m, bot. 'вид зимзелено дрво, смрека' [MS, s,129].

**вăркăнú(к)** adv 'брзајќи' ~ *дујдéх нă-вăркăнúк, дă-вă-вúдум кулку* [ПК,II,32]; ~ *сé нă-вăркăнúк те-ј рăбóтта* (= секогаш брзаш) [ПД,131]; и: **нă-вăркăнúа** [ИГ,124].

**вăркăнúца** adv 'брзајќи' – в. **вăркăнú(к)** [ПК,II,33].

**Вắрлев Брéк** m, top. 'стрмно (*вăрло)* место в планина' [ПГ(К)].

**вăрли*** impf 'со остро движење на раката направи предметот што го држи да почне брзо да се движи - фрли' ~ *тија беха овчари. Напкун ха по ни бре! Они ка видеха, што ки фатиме, а вăрлија кабаницата* [МС(В),92].

**вắрло*** adj **1.** 'стрмно, лошо место' ~ *тит'ýн сáдăхме на аднú кắр нúви, вắрло мéсто* [ПК(Г)]; **2.** 'нешто лошо, изразено во голема мера' ~ *кога трагнала старата самовила кату вăрла чума и за един приближи да ха прифтаса* [V,РМ,279]; ~ *тија не са, Стујан, младити другаре / туку ми са Стујан, врли сумувили* [ТГ,178]; **3.** 'пожелување' ~ *дa нé му-дáа гóспо нă-вắрл'оо душмáн* (= толку лоша случка, што не посакувам да ја доживее дури и непријателот) [ПК,II,33]; сп. и: едно време имало **вăрла ч'ума** и **панукла** (= лоша болест) [V,РМ,182].

**вăрл'áк** m 'нерамно место, стрмно'; в. **вắрло** [ПК,II,33].

**вắрне*** (и: **вắрни**) **(са)** pf **1.** 'отиде на местото каде што бил порано, се врати' ~ *ако ни јă излăга, кога си вăрнеш от тăрговијăта си, шта ти дам фрет овците* [V, РМ,272]; ~ *шо тă пуштú тóа, на Стáмбул д-ојш – вắрни сă, ќи гу нáјш прă жéнта, ти úмиш áрна жéна* [ИГ,110]; **2.** 'сврати некаде' ~ *мале, мила мале / гуведа ка тирах /] јуф мајка се врнах* [ТГ,330]; **3.** 'усмери нешто во обратен

правец' ~ *направи адно шило та копајеше, за да вăрне одата да ходи на колибата* [V,PM,262]; **4.** 'го усмерува погледот назад (односно настрана)' ~ *ка рекла така сă-вăрте на назут* **5.** 'го дава назад она што пред тоа го има земено' ~ *и шчом сфăрше рăбота ќи-му-ă-вăрне* [ДК, 154]; ~ *и зајно су-котлито му-ă-вăрнал ăрăнийата* [ДК, 154]; **6.** 'дава пари или др. нешто за она што го нема платено' ~ *и аку излажјах некуа пу акут, ки ми си вăрнам читири ката* (= ако некому не сум му платил, ќе му вратам четири пати) [MV,K,280]; **7.** 'ја доживее истата непријатност што пред тоа ја организирал за некој друг' ~ *и така ви се вăрна на вас* [MC(B), 75]; **8.** 'врати некого без да му ја исполни желбата' ~ *то, зă-дă-не гу-вăрне: "струпки, рекăл, аку сакиш удраните дă-ти-дам"* [ПД,144]; **9.** 'откаже, отстапи' ~ *и т'а-нака от клетвата си не вăрна* [V,PM,139].

**вăрне** impf **1.** 'паѓа снег или дожд' ~ *чăргаре, ус-килимчăта, дă-не нă-вăрне дош, ветăр дă не нă-ду* [ПК,II,220]; **2.** изр.: **вăрнат пари** (= кога некој многу и лесно заработува); **утпрет снек вăрне, утзади грат вăрне** – поговорка (= кога се стивасува памук, т.е. се одделува од семето, напред доаѓа памукот, назад семките, зрната) [ИГ,122]; **вăрнат камине** (иронично обраќање кон човек што се облекува премногу топло, иако нема потреба од тоа) ~ *ка се-ј нăубличел чиниш камине вăрнат вонка* [ПК,II,156].

**вăрнувајне** n 'доаѓање таму каде што бил порано' ~ *а пу нејнто вăрнувајне нăместо нункото, ки одăт кăј некуј уд нејнте рудници* [УЕ,27]; и: **вăрновaне** ~ *"отидох харно и сбрах, што пишиши тефтерот, ама сега на вăрновани без мăра са куртулисах от умирачката"* [V,PM,24].

**вăрнуве*** impf **1.**'доаѓа таму каде што бил порано' ~ *ка сă-вăрнувше о-фатили и о-зăклали* [CK,321]; **2.** 'го враќа она што го позајмил' ~ *шо ќи-земиш дă-вăрнувиш, д-имиш лице пак дă-пусакиш* [ПК,II,33]. Сп. **вăрине, вăријне,**

**вăрпчен** m, zool. Passer 'мала птица со сива, кафена боја – врабец' [CK,321]; сп. **врапчан.**

**вăрскăници** pl 'пискотници' ~ *слушум ного вăрскăници кăд вас, зăтоо прăтăрчах дă-видум шој таа рăбота* (сп. **вреска)** [ПК,II,33].

**вăрснак** m 'на иста возраст' [ЛС(К)]; [ДС(Ч)]; Таневиќ го предава со вокално **р**: **врсник** 'врсници се оние што се родени во иста година' ~ *ка ќи гледум твојте врсници / твојте врсници, твојте другаре* [ТГ,263]; и: **врăснак** (се случува истава форма да се употреби и за женски род) [MS,s,128].

**вăрсначка** (и: **вăрсничка, вăрсница**) 'жена (девојка) на иста возраст' [ДС(Ч)], [ЛС(К)].

**вăрсца** f 'тесна платнена лента за стегање на пелените' [ДС(Ч)]; во др. говори: **повој.**

**вăрсци** pl 'врвки за врзување на опинците' [ДС(Ч)].

**вăрте** (и: **врăте, врати**)* impf **1.** 'го менува правецот на движење' ~ *гледе вăртăт гувета*

[ПК,II,262]; **2.** 'оди околу, заобиколува' ~ *вратејке, вратејке, пак излезе на друмот, идејке каде д'атенто* [V,PM, 155]; **3.** '(се) движи кружно, прикрепено во одредена точка' ~ *дóлн'о· кра́ј нă-вăртéнто дéкă вăрте нă-бáбăта, сă-вúке бóт* [ПД,171]; ~ *дурдé бéх млáт и врăтjáх кáминут да мéли водинúцата, бéх хáрин* [ШГ,V,138]; ~ *д-ó·ш нă-вудинчáро пуд-думăзлăко, чáрко дéкă вăрте, рúби úма já тăквú* [ПД,157]; **4.** 'прави да се движи нешто кружно на даден простор, околу нешто' ~ *ќи запáлиа идúн óгин..., а вăртиа нивéстата укóлу óгинут* [КЕ, 286]; ~ *ке а даваше две свешти и ке га вăртиха... около огенот* [МС(В),71]; **5.** 'сече вртејќи со ножот, прави кружна форма' ~ *вăртéл, вăртéл, нăпрăвúл нéкуj гăрлúк, тăкá нéкуj чингéл', да· закáче, дăмéк да· искáре нă-лисúцта* [ПД,152]; **6.** 'работи правејќи кружни движења, во овој случај меле' ~ *пýште, и-гутóво, пучнáла дă-вăрте вуднúцăта* [ПД,166]; **7.** 'свртува, избегнува да се сретне со некого' ~ *уд-аднóш о-глéдум от мă-вăрте, óде нă-дрý·кта стрáна* [ПК(Г)]; **8.** 'организира, средува работа (земање, давање, плаќање), прави да функционира)' ~ *тогáс тój извадú, му плати и му вéли: "нá ти трúста хил'áди да плáтиш бóрцут, нá ти и дрýга сто хил'áди да си врăтúш рáботата"* [V, PM,15]; **9.** 'средува, домашни работи' ~ *оште сум мала малечка... / на можам куќа да гледам / на можам думен да вртам* [ТГ,37]; **10.** 'очекува, не презема ништо' ~ *брáтjата пăк душлé ут сăбáалинта, му е страх да флéзăт, сă вăртéле дур ду плáднина* [ИГ, 113]; **11.** 'чувствува болка што доаѓа од коските' ~ *мă-вăрте нóгăта* (= ме боли ногата, од реума, обично пред да заврне дожд) [ПК,II,33]; односно чувствува тапа болка ~ *пóпуко кá гу-вăрте, бăшкá е он, а курéмо кá гу бóле – он цéл'о·* [ПК,II,238]; **12.** 'премолчува, избегнува да ја каже вистината, лаже' ~ *нúм вăрти, кáш-си кáк бúше* [ПК(Г)]; – **(се)*** **13.** 'се обраќа' (со погледот сака да види нешто) ~ *Исус пак пикасáл шо му испаднá кувéтут ут нéгу, си вăртé кăд л'ýдите* [MV,K, 324]; ~ *мáн-се ут-тýка, ќи-тă-вúде Тýрчино, já, кá сă-вăрте нăвáки, глéде, мóж дă-дójде, нéшто да-тéре* [ПК,II, 320]; **14.** 'се движи неорганизирано' ~ *фатија си да се вртат, да се сукат* [МЕ(В), 261]; односно: 'присутен некаде, во движење' ~ *пак царјувата мома... га тури хизмет да чини на царицата и, кату са вратјаши толку време таму, мајка ѝ не можа да га познај* [V,PM,16]; **15.** 'се задржува' ~ *шо не испаѓиш дунадвур да видиш / шо вија л'уда на наште порти, шо се вртат* [МЕ(В),261]; **16.** изр.: **вăрте вуднúцăта** (функционира, работи, воденица или нешто друго) ~ *пýште и гутóво, пучнáла дă-вăрте вудúнцăта* [ПД,166]; **сос ум сă-вăрте*** (размислува, се труди да најде решение) ~ *и пак млогу сос ум са вратјаши как да најди колај, да ја погуби царјувата мома* [V,PM,276]; **вăрти кáпа** (се кажува за

непостојан, превртлив човек) ~ *Táшка-ј нóго вăрти кáпа, ич нé си стóо на лáфо, аднóч тăка вéле, аднóч тăкá* [ПК, II,156].

**вăртéн** adj 'тој што поминал во круг околу нешто' (пр. околу "свето место") ~ *áко сăте кучúјна бúдăт вăртéни на чúсти пундéлник, тúја пóвичко нéма да-ј фáјќа бóл'кăта бéс* [УЕ,33].

**Вăртéшăво** n, top. 'место каде што ја пасат стоката' (*ја вăртат* = да не се растура) [ПГ(К)].

**вăртéно*** (со редукција и метатеза од **вретено**) n **1.** 'дрвена направа со која се преде волна и сл. – заоблено дрвце на кое се мота приготвената преѓа' ~ *вăртéна купýвăхме ут тúă вăртинáрките, ѓýпките*; и **вратено** ~ *кату гу видé барлúвојут речé: "брате, éту на мáјка ми и вратéното, што и принд'áла!"* [V,PM,241]; ~ *и тјáнака биз вратéното не можá да чúни нúшту, и нéја га изгонú цáр'ут* [V,PM,141]; и **врит'éну*** ~ *на мăш'тихáта и и вилú: "ми пáдна врит'éнуту н'éтр'ạ у бунáр'у"* [MS,t,61]; (pl: *вритинá, вритинáта*) [MS, s,129]; **2.** 'количина преѓа колку што собира едно вретено' ~ *мéне да ми зéми цáрјут, сос еднó вратéно да соблéчам фрéт аскéрут* [V,PM,141]; **3.** 'дел од воденицата – дрвото што ги поврзува **чаркот** (колото) со воденичниот **камен**', т.е. го пренесува вртењето предизвикано од ударот на водата ~ *вăртéно úма и нăрудáно, úма и уф-вуднúцта*; ~ *нă-чáрго у-срăдýлнико помúнуве вăртéно* [ПД,171]; ~ *пóсле гóре дéк свăршýве вăртéнто, кáмăно дек сă-фáште, тó· сă-вúке бăлтăлăк* [ПД,171]; **4.** 'инсект што брзо лета над водите, има различни бои, вилино коњче' [ПС(Г)]; **5.** fig. ~ *на-нéкаа висóка, слáба жéна ú вúкат вăртéно* [ПК,II,33].

**вăртéшка** f **1.** 'направа на која (со помош на **рудáјнут**) се намотува преѓата на **пасма,** откако ќе се симне од мотовилката' [ИГ,120]; ~ *прéдăнто уд-мутувúлкăта сă-кláве нă-вăртéшкăта и прăко рудáнут сăпрăмóтуве нă-кăлáмто* [ПК,II, 33]; [СК,321]; и: **вртешка 2.** 'направа за сушење алишта, во вид на кубе, се става врз мангалот' [СК,321]; **3.** 'вид лотарија, примитивен рулет' [ТГ, 220].

**вăртúа** f 'мала, споредна порта, обично кон соседите (за евентуално бегање)' [СК,320].

**вăртика** f, bot. 'вид цвеќе, личи на *вртипоп*, само шо е повисоко и го садат дома, во бавчите' [КЕ,247].

**вăртинúца** f 'место на крајот од нивата каде што врти орачот со ралото' [ПС(Г)]; [ПК,II,33].

**вăртикóпăн** m, zool. 'сосема мало жапче, полноглавец' [СК,321].

**вăртикăшник** (и: **вăртукăшник**) m 'домаќин човек, врзан за семејството' [СК,321]; ~ *тóо шо сă-вăрте дóма* (= што си ја гледа домашната работа); *дă-рéчме: óн-éị вăртикăшник, áма жéнта нé мó-ị кăштóвница* [ПК,II,33].

**вăртинáр** m **1.** 'циганин што продава вретена и сл., чергар'; **2.** fig. 'оној што многу зборува и лаже, измамник [ПК,II,33]; сп. **вритинарин..**

**вăртинáрка** f **1.**'циганка, продава вретена, чергарка (скитничка)' ~ *óна алúс вăртинáрка, ама*

*за-них ного убува* [ПК,II,325]; **2.** fig. 'жена што лаже'.

**вăртица** f **1.**'прозорец' [СК,321]; сп. ~ *испăднал низ-вăртицта* [ПК(Г)]; **2.**'споредна мала врата, подзакриена, во минатото се користела за бегање' [ПК, II,33]; сп. **вăртиа.**

**вăртичка*** f, dem. **1.** 'прозорче' ~ *вий пăк ут вăртичкта и зăушăвăт братјата от стоат вонка, и викăт, не иăт* [ИГ, 114]; **2.** 'мало, тајно вратиче, за евентуално бегање' [СК, 321]; сп. **вăртиа, вăртица.**

**вăртлок** m 'место каде што водата брзо се врти и повлекува со себе предмети што ќе се најдат во близина' [ДС(Ч)]; сп. и: **вăрток** 'место (дупка на дното на река) каде што водата се движи брзо и се врти' [ПК,II,33].

**вăртница** f 'удар по вратот, шлаканица' ~ *пу-врато тă-удрил, то-ј, вăртница и викăт* ... ~ *адна вăртница мă-удри уд-săт* [ПК,II,238].

**вăртоглавица** f 'болест од која човек губи свест' [ЛС(К)]; сп. **вăртуглава.**

**вăртуверищ** m 'човек што договорува склучување на брак – стројник' [КЕ,275].

**вăртуглава** f 'болест од која му се врти свест на човек и може да падне, вртоглавица' [ПК,II,33].

**вăртугăзник** m 'тој што неприродно се држи кога оди – за да изгледа важно' [СК,321].

**вăртăлешка** f 'детска играчка, направена од дрво, се врти со удар од камшик' [СК,321].

**вăртăлок** m **1.**'затворена површина со кружна линија, круг (не мора да е правилно нацртан)' ~ *напишах ајн вăртăлок* [ПК,II,33]; ~ *има рăчка до· фаштăт, дăрвăна рăчка, па уд него, се-ј уд една штица то·, вăртăлок еј* [ПД,130]; **2.** 'место в река каде што врти водата' [КЕ,248]. Сп. **вăртлок.**

**вăртăлочин** adj 'во форма на круг, кружен' ~ *исечи адно вăртăлочно парче* (и: *парче*) *ут тоо картоно* [ПК,II,32].

**вăруве** impf 'го зема за вистина она што ќе го слушне' ~ *и ако не вăрувăте ето ги-у·ште нă-ламјăта шо гă-утăпах аска* [ПД,169].

**вăрусан** adj 'испрскан со вар' ~ *бугатите уд-дилеку мужеле дă-сă-пул'ăт пу-кујќите шу беа и уднадруф вăрусани* [ДК,154].

**вăрчува** f 'глинен сад за млеко, матеница, маст и сл., врчва' ~ *ут-прăс еј, гă-праваt гăрнчарто, адни сă-гликосни, адни несă* [ПК,II,33]; ~ *она имала си адна вăрчува, та догде да испреде една чунка, фного време вăрвело* [ШК,V,422]; и **вăрчва** ~ *он зиме адна вăрчва, она адна лејкичка, адна тиквичка* [ПК,II,33]. Според Саќов: **вăрчува** 'голема каца или буре' [СК,321]. Веројатно погрешно, **вăрчувата** голема или мала не е буре, туку сад направен од глина.

**вăршачут** m 'времето кога се врши жито (јули, август)' [КЕ, 248].

**вăрше*** (и: **вăрши**) impf **1.** 'работи, прави нешто' ~ *малкио останал ф кăшчи и зел да вăрше кăшните работи, зоврел и вода, за да измие на мајка си главата* [ШК,V,419]: **2.** 'ги одделува зрната од класјето на житни растенија' [ДС(Ч)].

**вăршидба** **1.** f 'земјоделски термин – именување на дејство при

кое се одделуваат зрната од класјето – со помошта на коњи'; **2.** 'летен период околу празникот Петровден (средината на јули) кога се вршат житата' [ДС(Ч)].

**вăршник** m 'голем метален сад, сферичен, се става врз лебот што се пече на дворот во **подница (сач)**, а потоа се покрива со жар и пепел' [ИГ, 124]; и: **врăшни́к** ( **врắш'н'-ак,** в. **са́ч'** – со исто значење) [MS,s,129]; [СК,321]; [ТГ, 300].

**вăрăкли́·** adj **1.** 'позлатен'; **2.** fig. 'кога некој си придава превисоки качества' ~ *вăрăкли́· сăпра́ве* (= се однесува како да е позлатен) [ПД,131].

**вăс** pron 'сиот' ~ *вăс нăш диван да стои / вăс нăш борна да клава / вăс нăш вино да служи* [ТБ,С,26].

**вăска́ш'та (сă)** impf 'се движи угоре, се искачува' ~ *си утúват аратли́цуту, то́ј пак сă вăска́ш'та на врắх гринда́та* [MS,t,50].

**вăстăга́рка*** f 'парче дрво, долго околу 1 м., погодно за товарење (и за удирање)' ~ *и ни́ă кут-де́ца сă-прăдви́кме, а пу́шките тăка куту вăстăга́рки* [ПК,II,217].

**вăток** m 'преѓа, заедно со *усно́вăта* се вткајува во платно (кога се ткае на разбој)' [ДС(Ч)].

**вăтре** (и: **вăтри**) adv 'кога не е на површина, туку во средината на нешто. opp. на надвор' ~ *са сабраха толко души, што колибата не ги береше – едни вăтри биха; едни вăнка* [МС (В),75]; ~ *ка́ и́де, гле́де не́што вắтре, с-уплаши́ла* [ПК,II,233].

**Вắчкове Ѓу́бришта** pl, top. 'име на место в планина (Гевгелиско), според лично име *Вăчко* – таму имал трла' [ПГ(К)].

**вắш'ка** f, zool., Pediculus 'паразит, инсект што живее по телото на човек' [MS,s.,128]; [ДС(Ч)]; изр.: **фăти́л вắш'ки** (= има вошки). Во северната регија (од Д **фрљувајне фрл'увајне** n 'начин на ловење риби со фрлање на **сертме** (= рибарска мрежа во вид на конус)'. Летно време кога ќе надојде Вардар (по некој силен, пороен дожд) и кога ќе се замати по **брзјаците** (= таму каде што водата брза) и по **дунимечите** (таму каде што водата врти), онака на среќа (на треф) се *фрл'уве сертме* [ТГ,393].

# Г

**г** (< гу, го) pron (во служба на кратка форма за директен објект од 'тој, он') ~ *г-у́че, у́че, у́че де́тто* [ДК,140]; ~ *и ко́га г-утипа́ле по́пу и не́ кӑндиса́л, а и о́н ре́кӑл* [ДК,137].

**га** pron (во служба на кратка форма за индиректен објект од 'јас', наместо **ми**) ~ *ве́ли на цар'ут: "аман, цар'у, ја́зе да и́да на кӑштата ми, ми е страх, зашто́ жената ми сега тил'а́л тури на селоту, ча толку алтӑни га даде́ меника"* [V,PM,32].

**га** pron (во служба на кратка форма за директен објект од 'тој, он' – наместо **го**) ~ *га ути́ди нив'ӑ́стата на ху́рната, га гл'е́нда, д'ӑ́т'ӓнту* [MS,t,81].

**га** pron (во служба на кратка форма за индиректен објект од 'тој, он' наместо **му**) ~ *он му хвӑрли кл'учовете и га вели: "отвори хазната, повади колко пари сакаш"* [M(B),94].

**га** pron (во служба на кратка форма за индиректен објект од 'таа, она' – наместо **ѝ**) : ~ *и га вел'ат на не́а: "нив'а́сту, ету тиа алтӑни цар'ут ги пусна на вазика"* [V,PM,32]; ~ *еди́н ден чу́ једи́н тел'а́л да прода́ва една́ кӑ́шта, да га те́ра три́ста хил'а́да гро́ша* [V,PM,15]; ~ *как ги виде сестра ми от селото и ка грабна един ужег, дојде тӑрчаки до там; и га вел'ам: "ним викај , само опули се тука"* [MC(B),76].

**га** pron (во служба на кратка форма за директен објек од 'тие, они' – наместо **ги**) ~ *па́к изл'а́зи ца́р'увата мо́ма, му вели: "ко́лку га да́ваш смо́квите?"'* [V,PM,29]; ~ *дојде́ вр'а́ме, узрел'а́а ја́болките, ки до́јдиши ла́мјата, га ја́диши јабалките* [V,PM,133]. Наведовме повеќе примери со различна употреба на краткката заменска форма **га** бидејќи се работи

за конструкции што се прилично необични за нормативниот исказ; сепак за ова (т.е. за рушењето на падежните остатоци кај заменските форми во југоисточните говори) в. во граматичкиот дел.

**га** conj 'да' ~ *едúн човéк излезé по вӑнка га си рашéта, нађé éдна змúа* [V,PM,138].

**га** adv 'редуцирана форма од **кога**' ~ *такóв нéшту нé бéха вид'áли и, гá седнáха да рýчат, от мúшките сос прӑт са брáн'аха* [V,PM,109]; ~ *и га сл'азуха прис скалéте, на вратáта клáден адúн кáмин пéндесéт хил'ади окú* [V,PM,260]; ~ *скопóту га гу вúд'ą цáр'ут изл'éва гóл ут мур'éту и гу хиритúсува* [MS,t,78].

**га** interj 'звук што го имитира гракањето на орел' ~ *кога ќе викнум "га" да ми дадиш месо, кога "пју" – вода* [V,PM, 271].

**Гáбęро** m, top. 'име на место во реонот на с. Морарци, Кукушко' ~ *úмше адúн рúт о-вúкме Бóјчуф Рúт и уд нéго, ут-тáм на-дóлу сӑ-глéјше Сулýнско Пóле... Гáбęро бúше дрýго мéсто* [ПК,II,223].

**гáбир'** m, bot. Carpinus betulus (pl: *гáбир'ą, гáбир'éту*) 'шумско дрво со бела кора – габер' [MS,t,81]; ~ *сáке дą-вúе кужýрци и ќи-óјме у-планúнта ќисéчме брéс, гáбир, дӑп, ќи-сéчме лúсник* [БМ,201]: и: **гáбӑр** ~ *чим пурáсне, ќи-тýрӑт грáнки, гáбӑр ќи-ј-тýрӑт и óн сӑкáче нӑ-гáбӑро и нӑпрáве финáци гáре* [ПК,II,215].

**Гавал'анци** m, top. 'име на село во Кукушко' (на патот Стојаково – Солун) [ТГ,423].

**гáврąн** m, zool. 'црна птица' (Corvus corax) ~ *гáврани ако грáчат, смӑрт ста úма фаф селóто* [ВС(Д),83]; и: **гáврин'** [СК,321]; и: **гаврӑн** ~ *нą-пладнúнта си-заплӑднувáл путиднą дӑрвúче, си лигнáл. Двé гáврӑјне зéле дą-му-пéјӑт* [БМ, 199].

**Гаврúл** m 'м. л. име' ~ *си пуштúл Ангил Гаврúл... на Чистá Дјéву армасáна су мӑж* [MV, K,315].

**гажетичка** f 'напишан лист хартија со кој се соопштува нешто – писменце' ~ *и тогас Марин писал една гажетичка, хем ја даде на един негов чувек* [V, PM,166].

**гадúшка*** impf 'со допир на некои делови од телото, пр. на стапалата предизвикува немир – скокотка' ~ *утúдуха пукрáј áгалмáта, гу гл'éндат ... фáт'ąха да гу гадúш'кат* [MS,t, 81].

**газа** f 'непријателство, војна' ~ *и кога ки ти дојди некоја газа на главата ти, да го туриш перото на вогинот, и ниа на тебека можими да ти помогними ништу* [V,PM,96]; ... *л'у да му дофаждаши на царјут некои газа, отиваша на негу, са упитуваши "как да чини"* [V,PM,61]. Основно значење: "света војна" [V,PM,364].

**газајне** n ~ 'кога некој ќе настине, освен што се лекува со триење (особено на вратот и грбот), исто така се помага и со тоа што некое дете ќе го гази по грбот, горните делови на рацете и нозете' [ТГ,245].

**гáзе** impf **1.** 'со нозете стапнува врз нешто' ~ *сиќавај се, Цвето, сиќавај.../ зашто ти газум прилизе / зашто ти берум цвеќинце* [ТГ,37]; **2.** (fig.) 'доаѓа често (како гост)' ~ *и тú óдиш кӑко мéне, бизбéли и тú*

*уд-нóгу гóсти шу-тă-гáзăт* [ДК,153]. Сп. *пугăзéј* (= прво-то одење на младоженците, по свадбата, кај родителите на девојката) [ПК(Г)].

**газе** (и: **газија, газ**) n (f, m) 'лесно запалива материја, петролеј' ~ *гу излажаха, гу нусиха там и го отипаха и напкун гу изгориха с газе да не се нај-(де)* [МС(В),86]; ~ *уф-Мурáрци ѝмше две млѝна нă-гáс, нă-гáз-ија, две млѝнуве ѝмше* [ПК,II, 216]; ~ *му вилѝ на инсáнут : дунис'ẳти гáс дẳ-ха згурѝми т'éс л'ýди!* [MS,t,74].

**гạзẹнѝч'ạ** n 'сад за газија' [ВС (Д),69]; во Кукушко **гăсенѝк** 'мало ламбиче од ламарина, служи како фенер' ~ *тини-кѝјно-ј, уф-нăтре ѝма гáс, ус нéго си-свéтме кá óдме уф-штáлто, прă-дубѝцте* [ПК,II, 37].

**газеп** adj 'лут, гневен' ~ *он беши половин гăзју, ама млогу газеп јунак беши* [V,PM,103].

**гáзда*** m 'богат домаќин' ~ *гáзда, éдно злó, вéле, нă-нăјдé вáјн и нéма как дă-т-сă-јáвум сéга прăт-тéбе* [ПД,143]; ~ *а пă тó· сé тáм, дéка гувóрăт, слý-ше и нă-жéнă-му нă-гáздăта кăжáл...* ; ~ *дрýгăта вéчăр пáк удѝле дă-крáдăт, гáзта удѝл нăпрéт* [ПД,170].

**Газѝгạлạ** f (име на место ?) ~ *нạ-ọктóмври сạ кириксá кáвгă-та у-Албáнја. Газѝгạлạ, газѝгạ-лạ у-Албáнја. Утѝднẹ тáм сạ-бѝмẹ су-Италјáнут* [БМ, 197].

**газина** adj 'жена со лесно поведение, неморална' [ТГ,443].

**газóза** f 'безалкохолен пијалок' [BV,61].

**газăр** (и: **гăзăр**) m **1.** 'долниот дел на стомна' [ТГ,60]; **2.** 'долниот широк крај на јајцето' ~ на Велигден кога *сă капăт* црвени јајца се удира *газăр* со *газăр* или обратно [ТГ,60].

**гáга** f **1.** 'овчарски стап со кука за фаќање на овците' – во др. говори *крлик* [ДК,104]; ~ *а-пýшти гáгăта, шу-фăштáше óфци, гáгăта, а пýшти у кă-пѝната д-ă-извáе змѝјта* [ДК, 137]; **2.** 'долниот дел на косата, како алка, каде што се вглавува рачката, косилото'; **3.** 'она што не е наплатено, пр. пијачка без пари' ~ *óн сá-ке сé мýфте, гáга пѝе* (и: *пѝи*) [ПК,II,34].

**гáјда** f 'дувачки музички инструмент направен од кожата на овца' ~ *тугáј, éдно врéме сé нă-пăто сă-брáле, игрăјáле н-éјн тăпăн, н-éдна гáјда, глáвно игрăјáле* [ПД,151]; ~ *зевăт дури и банди или тогај повичко зеваа гајди и правија убав цумбуш* [УЕ,5]; сп. – во вторникот, по свадбата, веселбата полека стивнува и музиката се намалува, наместо *зурли* и *тапани* веселбата продолжува со *гајда:* ~ *не сус свирка и тапајне негу сус гајда* [ТГ,189] – во примеров имаме потврда за присуството на адверсативниот сврзник **него** во југоисточните македонски говори, што некои автори го оспоруваа, поопширно за ова в. во граматичкиот дел.

**гајдаџија** m 'свирач на инструментот *гајда* (= направен од кожата на овца)' [ТГ,221].

**гајганá** f 'јадење од пржени јајца, кајгана' [MS,s,30].

**гајлé** (и: **гајл'а**) n 'неспокојство, грижа' ~ *"Тој јунак, ке да ти погуби". Кату чу така, тој им вели: "ади виа гледајти си работата, онаја е моја гај-л'а!"* [V,PM,73]... *и така же-нáта му влезé на млóгу гајл'á*

*и останáла чýдна* [V,PM,30]; почесто се јавува во синтагмата: *бирé гајлé* 'се грижи' ~ "*да дад'éш' т'éс двáта пуртукáл'а на ж'инáта-ми ... и да ни бирé гајлé за м'éн'ă!*" [MS, t,86]; ~ *и такá пó ми сă утфóри душ'áта заш'тó л'áбу си гу звáж'дах, тóлкус гајлé ни бирáх* [MSt,3]; поговорка: *Мáлка тáјфа, мáлку гајлé, гул'áма тајфá, гул'áму гајлé* 'мало семејство (мали деца) – малку грижи, големи деца – многу грижи' [MS, s,30].

**гајлелúă** (и: **гајлилија**) adj 'загрижен, тажен' ~ *гајлелúă вéк* (секогаш се случува нешто што не прави неспокојни) [ПК (Г)]; [ЛС(К)]; ~ *и она пушти скути и рăкави и повина лицето, сă чини гајлилија и отиде дома* [MC(B),96].

**гáјре** (и: **гáаре**) adv 'веќе' ~ *нáпкумта ќи зéме тáткото шó дạ бúде ут рýăбта, ќи блăгушóве, ќи фăрл'е уф куфчéгут. Ми-ị дáве гáјре, алáл ми-ú чúне* [ИГ,114]; и **гајри** ~ *аман! ного приде, стиге гајрц, са пракина* [ТГ,362]; сп. ~ *вúќи гáјре кăздисáх* (= веќе се налутив) [CK,321].

**гајрéт** m **1.** 'поткрепа' ~ *сиромахут, кату чу това гајрет от онuј човек* [V,PM,65]; **2.** изр.: **гајрéт чини** 'дава поттик да се издржи во напорите и совладување на непријатностите' ~ *зет'у пак гајрет чиниши на неа да притăрпи ошти неколко дена, белким ки ги познајат* [V,PM,91]; ~ *ох, гајрет чини, достум Стано мори / баре да се земме* [ТГ, 339]; сп. уште: *гајрéт, гајрéт (дóд Лúко)* (= држи се, биди храбра) [ПК(Г)].

**гајтан** m 'конци (свилени) сплетени во врвка' ~ *фати да тегле на пусти бели рạци / купринен гајтан да скине* [МЕ(В),262]; ~ *и тогај, братко, извади купринин гајтан / и му врsа за мрамуровцкуту дирек* [МЕ (В),262].

**гáјќи** pl.tt. ~ *нивéстта му ја убличýваа су бéли гáјќи уд тéнко думáшно плáтно* [УЕ,12].

**гáл** m, zool. 'птица гавран' (Corvus korax) [MS,s,31].

**гáла** f, zool., Bos bubalos 'домашно рогато животно, биволица' [ДС(Ч)].

**Гáли** pl 'Французи' ~ *си дóјдух тукá; и тук нáјдух Англи, Гáли, Италúји, Срăби на сулýнската перифéр'а* [MS,t,2].

**гáлиба** adv 'веројатно, изгледа' ~ *ут-тáму, гáлиба óна úмăше нéшто сус то архимăндрúтут* [KE,281];
~ *кога устаре, отиде на Бугарстанут* (= име на место во Солунско) *и там, галиба, е ошти* [MC(B),69].

**галибáлдо** n 'вид боја за преѓа' [CK,322].

**Галúја** f 'име на државата Франција'; националното име на граѓаните на Франција во Солунско гласи: *Гáли* [MS,s,31].

**Гáлик** m, top. 'име на река, извира во Круша планина, минува низ Кукушко и се влива во Вардар' ~ *Гáлик рéкăта низ-нáшто сéло вăрвише* (информаторот е од с. Штемница – Кукушко) [ПК,II,247]; ~ *Гáлико крăј-нáс вăрвише, нúă пáсăхме дубúци тáм* (материјалот е од с, Морарци) [ПК,II,216]. Во случајов имаме членување на лично (географско) име: *Гáлик-о*.

**Галилéа** f 'име на место од библијата' ~ *сă-вạрнáле на Га-*

*лилéа, на нúнито гráтНазарéт* [MV,K, 314].

**Галилéјцка зéмн'а** f, top. 'име на земја од Библијата' ~ *и му си сóни на сóнут, си-бегáл на Галилéјцката зéмн'а* [MV,K, 306].

**гáлица** f, zool. 'црна птица, врана (чавка)' (Corvus monedula) [MS, s,31]; ~ *нáва на пằнт'ут, д'е хóж'даха, инằја гáлица млóгу* [MS,t,78]; сп. **гал.**

**галичанин** (или: **галичан**)* m 'жител на Галичник' ~ *как идахме на Солун, баш на Араплија имаше едно тăрло от галичани, и там имаше братјата на владиката* [MC(B), 85].

**гáлуш'ка** f 'ситен модар плод од глог (глогинка)' [BC(Д),72].

**гамбóк*** (и: **гамлóк** || **гламбóк** || **дламбóк**) adj **1.** 'opp. на плиток, пр. длабока (вода)' [MS,s,,31]; ~ *утúва дур на инó м'ằсту у гурáта, идúн глằмбóк дóл нахóж'да* [MS,t,16]; **2.** adv. fig. 'обмислено' ~ *паш'áта сă пуч'ýди мрằва пó ут гламбóку и му вилú: "тáс рáбута н'éма зằ-ј такá, áла ти сă мóл'ам да ми кáж'иш' прáвинáта"* [MS,t.,48].

**ганóсува*** impf 'става танок слој калај (калаисува) бакарни садови'; сп. *ганóсана т'éн'џ'ера* (= бакарен сад обложен со калај) [MS,s,30].

**ганџулка ганџ'ýлка** f 'вид мала ситна круша' [MS,s,30].

**гарагáшка** f, zool. 'птица страчка' (Pica rustica) ~ *гарагáшка áко грáчи, скóро гóсти ста дóјдăт* [BC(Д),85].

**гр̥бнáк** m 'заден дел од телото, грб' [BC(Д),67].

**гáрван** m 'црна птица (голема) со злокобен глас' ~ *ч'áрна кăтý гáвран* [MS,s,31].

**гарезú** impf 'мрази' ~ *привáрúх та тá обзéх, и сегá тóј ма млóгу гарезú и тéра колáј да мá отрéпе, когá зáспем* [V, PM.260].

**гарезлук** (и: **гарез**) m 'злобна намера, омраза' ~ *царицата, от што имаши многу гарезлук на гнусниот, и јала баклавата, што биши останала, и му речи на царјут, ча гнусниот човек га јади* [V,PM.60].

**гáрга*** f, zool. Corvus monedula 'црна птица, грабливка, често се срекава во населени места, чавка' ~ *на кăштата ми на врằх уџакут беха чинили гаргите гн'азду* [V,PM,40]; ~ *гаргите гу јадиха* [V,PM,82]; сп. **гáлица** [MS,s,30].

**гр̥гáш'ка** f, zool. Corvus monedula 'црна птица, грабливка, живее во населени места' (најчесто) [BC(Д),72]; сп. **гáрга.**

**Гаргово Мохче** n, top. 'име на место на патот Стојаково – Солун'. Овде се менувал *небетчијата* – тој што го води *кирванот* од арабаџии' [ТГ, 423].

**гарматиче** (< граматиче) n ,dem. од *граматик* 'писар, писмен човек' ~ *еј јуначе, младо гарматиче / што ти јуста, јуста пугурела* [ТГ,178].

**гарнóк** m 'вид земјен сад, грне' [MS,s,30]; ~ *и гу звáж'дами ут вóгн'у, гу устáв'ами мрằва да устúни и с'éтн'ạ гу субúрами у гарнóк ... ~ и с'éтн'ạ ја бир'éми ракúјата у идúн гарнóк дур дằј сéрт'* [MS,t,4].

**гарсóн*** m 'работник во кафеана, келнер' ~ *"úдиш' у м'éн'ạ да рáбутиш'? јáс úмам кафинé и за пумáгаш' на гул'ằмăт'ă гарсóни!"* [MS,t,81].

**гáс вудинúца** f 'воденица што како енергија користи петролеј;

уште пред Балканските војни имало во с. Морарци (Кукушко)' ~ *гáс вудинúца му-вúкăхме* [ПК,II,216].

**гáч'ица** (и: **гáтица**) f 'приказна' ~ *и му вилú стрáтигóту на инсáнут: "кóгу знáј гáч'ица да кáж'и?"*; сп. **прúкас** [MSt,73].

**гáчка** f 'игра со коска од грбот на кокошка, со неа се обложуваат децата и викаат *јадец* – кога некој ќе биде излажен' [ДК,104].

**гáш'т'ą** (и: **гáш'ти, гáшки**) pl.tt. 'долна облека (машка и женска)' [ИГ,110] ~ *и тóј кајм'éн'ју ш'úч'ки ги извáж'да ут грăбó и си устáна сид'ắ у куш'ýл'а и гáш'т'ą* [MS,t,41]; ~ *сигá и визúрину у гáш'ти и у куш'ýл'а си утúди јајáн (бис кóн') на с'éлутóму* [MS,t,41]; сп. изр.: *напăлни гáш'ти* (= се посра; fig. = многу се исплаши) ~ *а хúтра Пéтри ут стрáх напắлни гáш'тит'ą (сă пусирá)* [MS,t,75]; (dem. **гаш'тýрки**) [MS,s,30].

**гвéчер** adv 'навечер, времето кога се стемнува' ~ *вăлкут му-вéле: "скáчите сă гóре дăвúте шó стóка úăм кăди гвéчер, кóга óфците уфчáрте и-пýштăт"* [ДК,139].

**гọвéшки*** adj 'она што се однесува на говедо' ~ *гọвéшко* (месо) [ДС(Ч)].

**гвос** m 'голем клинец, шајка' [ВС(Д),75].

**гебре** n 'сунѓер за капење' ~ *да не ми настăпниш, лудо / меснати ми пети /... на бајна мијани, лудо / сус гебре тријани* [ТГ,158]; кај Саќов: **гéбре** 'волнена крпа за триење на телото' [СК,321].

**Гега** m 'албанско презиме' ~ *испаднал Шабан Гега от Битолско с бајрак шетаха с бил'уци; ~ сакаше Шабан Гега да иде на Солун, ама го чу, што има аскер на Вардарскио мост, са вăрна* [МС(В),72].

**Гéги** pl 'групација од албанската народност' ~ *му-кăжá на бéзите да истéрăт Гéгите* [КЕ, 279].

**гел** (imperat. од gelmek 'дојде') ~ *гел, прилетнăле, две гăлăби* [BV,61].

**гем** f 'узда' ~ *вăрзаха кон'ут на гемут* [V,PM,532].

**гене-гене** изр. (= се поднесува некако, се живее) [ТГ,280].

**Георги** m 'м. л. име, специфичност за северната регија од Долновардарско (каде што вокалите во крајни, финални слогови не се редуцираат) е формата **Георге** или **Ѓорге**' ~ *името на синот (татко ми) беше Георги... на керката Гроздо* [МС(В),72]; ~ *сердарот разбра, оти жената а зе дедо Георги* [МС(В),71]; сп. и **Георгие** ~ *мојут татку си викаше Георгие Кехај, а татку му – Кустадин Кехај* [К,ВС, 69].

**Геракăрци** top. 'име на населено место во Солунско' ~ *ама Шабан Гега избегна на едно село Геракăрци* [МС(В),72].

**герданче** n, dem. од **гердан** 'огрлица' ~ *чум ти вигилце на веѓи / чум ти герданче на гуша* [ТГ,37].

**Гермáниц*** m ~ *Гермáнцте нé пăрдéшо, таа пóвиќе гă-мрáзăт, таа урúгинто* [ПК,II,240]; **Гирмáн** 'се употребува со множинско значење – Германци'.

**гéти** pl 'кратки волнени чорапи, се носат зимно време' ~ *чурáпе ду-дибéлто мéсо, ду-úкрата* [ПК,II,34].

**ге́ч** adv 'доцна' [BV,61]; ~ *но́го ге́ч сă вӑри́нте* (= многу доцна се враќате) [ПК(Г)]; и **ге́ч'** 'доцна' [ВС(Д),62].

**ги** (покрај **и**) pron **1.** (кратка форма за директен објект од "они, тија") ~ *и-о́н сă-ка́че нӑга́беро и-нӑпра́ве фина́ци. Ти́ӑ фина́ци, бу́бӑта, ги-но́са· уф-Гивгили́ӑ* [ПК,II,215]; ~ *и т'а́нака ги зале́пи три́те алтӑни на ки́лото* [V,PM,140]; ~ *на то место имаше неколко воловарчета; ги викна и ги е дал по един хирмилик* [MC(B), 73]; **2.** (во функција на кратка форма за индиректен објект од "они, тија", наместо **им**) ~ *напкун пашата ги рече: "кабаатот е на вас, вие оставихте харамијата да бега"* [MC(B),75]; ~ *и тој му риче: "што да ги чинам?" – "што да ги чиниш? ... земај ги назат и праи ги свадба"* [MC(B),96]; **3.** (во функција на кратка форма за индиректен објект од "он, тој" наместо **му**) ~ *ути́ј идна́ ме́ч'ка да ги брӑка смо́кфи и му р'е́ч'и "да́ј ми идна́ смо́кфа"* [MS,t,50] – паралелната употреба на **ги** и **им** (**му**) ни укажува дека проширената употреба на акузативната форма и во дативни конструкции не е завршен процес; **4.** изр.: **ги-зӑмӑрси́ ко́нцте** (= направи сериозна грешка) ~ *тиа̣ ва́ште ги-зӑмӑрси́ли ко́нце, нӑ-су́до ги-виде́ли* [ПК,II,157]; **ги-утигна́ но́јсто** (со значење: некој починал, умрел) [ПК,II, 157].

**гиа́** adv 'божем' ~ *стра́х му падна́ но́го, си расчу́даа гиа́ гле́дат ф...* [MV,K,262]; ~ *и му падна́ стра́х, си уми́а гиа́ ки а гле́дат ни́кој се́нка* [MV,K, 335].

**гибе́** (и: **гибе́(ј)а, гибе́е**) adj 'така се вика за трудна овца и коза' ~ *о́фцӑта гибе́а сă-ви́ке, ко́зӑта исто сă-ви́ке и о́на гибе́а (куби́лӑта-ј па́сӑна)* [ПД, 125]; во с. Амбар Ќој и за жена (бремена) се вика **гибе́а** [ПК,II, 34] ; сп. уште **гẹбе́** 'трудна' [ВС(Д),67] и **дити́н'а** [MS,s,31].

**гибе́к** m 'средишниот дел од лубеница, нема семки и повкусен е за јадење' ~ *сӑрцто шо ќ-о-иска́риш уд-лубуни́цта. Сиче́х адна́ лубуни́ца, о-ја́дум гибе́ко* [ПК,II,34].

**гибире́се*** pf 'умре' (погрдно) ~ *гибириса́ не́гдин, са́м куту ск-о́т* [ПК(Г)]; ~ *не́к гибире́се ка́ не́ слу́ше* (= нека умре кога не прима совети, кога не е послушен) [ПК,II,34]; непослушните деца мајките ги колнат ~ *пукни, гибер* [TГ,129], односно само: *гибер* (= да даде Господ да умреш) [ТГ,129].

**гиби** conj 'ама, но, сепак' ~ *са́ке, ги́би не́-м-сă-да́ве* (= сака, ама не му се дава) ... *не мо́же, не мо́же, ги́би га изора́ ни́·фта* [ПК(Г)]; part ~ *гре́х ме́-ј, ги́би ќи-ви́и̯ш ти́ де́к сă-на́јше* (= жал ми е, та ќе ти покажев јас тебе) [ПК,II,34].

**ги́бим** conj 'сепак' ~ *а́рно а́ма е́з ги́бим не би́х та́м* [CK,321].

**гибирме́** n 'непослушник, neранимајко' ~ *гибирме́ и на гибирме́то, о́ди прӑд ме́н ка́ ти ви́кум* [ПК,II,34].

**гибни** pf 'закачи, допре, земе' ~ *му вели: "ади, братку, јазе ке да пусна човек сос тебика... да не ти гибни некој ниту кошта ти, а не́ те́бика"* [V, PM,32].

**ги́бнин'** adj 'фатен со рака, пипнат' ~ *ручо́кут о́ште не би́ше ги́бнин'* [СК,321].

**гибну́ве*** impf 'допира со рака, пипнува' [СК,321].

**гиби*** impf 'закача' ~ *викат на мајката си: "сакăн мајко, тос човек да го не гибијти ништо"* [V,PM,222]. За овој глагол во Зборникот на Верковиќ е дадено објаснувањето: 'убие'. Превидот е направен зашто авторот не ја познавал дијалектната ситуација и се потпрел на основното значење на зборот (формата) **гибел** 'уништување, смрт' (зарегистрирано во речници).

**гивинди́ича** f, dem. од **гивинди́а** 'девојка што се однесува неморално' ~ *шо́ гивинди́ичка-ј та́а, пу-о́чте сă-гле́де. Та́-ј не́каа же́на шо́-ј ша́рат о́чте пу-дру́зи мăже, не́кăшто́вница* [ПК,II,34].

**Гивгили́ă** top. 'име на населено место во Долновардарско' ~ *мори, што ме даде, мила ле мале.../ мори уф град Гивгилија, ле мале* [ТГ,141]; ~ *чи́м пура́сне... и о́н сă-ка́че нă-га́беро и нăпра́ве фина́ци. Ти́ă фина́ци, бу́бăта, ги но́са: уф Гивгили́ă. Нă-дру́го ме́сто не́ сă-пруда́ва:* [ПК,II,215]. Информаторот е од с. Морарци (Кукушко – егејскиот дел од Македонија) раскажува за периодот пред Балканските војни (1912-1913 г.) тогаш не постоела граница меѓу вардарскиот и егејскиот дел.

**гивги́р** m **1.** 'камен (погоден) за ѕидање' [СК,321]; **2.** 'метален сад за печење пуканки' ~ *уфне́го пе́чме пукани́ци, о́н е́ј кут-те́нџăре, нăпра́вно тăркале́сто, и́ма вра́тичка кут-ќурси́јте, нис н'а́а сă-кла́ве пукли́ва мисирка. Он и́ма дăлга рăчка, да не́-т пе́чат рăџто, пукани́ците сă-пе́чат нă-но́го пла́мин* [ПК,II,34].

**гивгирли́а** adj 'убава куќа, направена од камен' ~ *на́шта кắшта е гивгирли́а* [СК,321]; ~ *о́на-ј ѕи́дна ус-ка́мине, висо́ка-ј* [ПК,II,34].

**гиди** interj 'море, бре – при обраќање, заедно со друго име' ~ *и заедно́ч Кулу́ф гу позна́ и гу закачи за шиа́та и му вели́: "гиди харамџие!"* [V, PM,8]; ~ *тогас мајка му му вели: "еј гиди, синку, јазика сос татко ти сал една вачер си зарадувах"* [V,PM.222].

**гидиа** adj 'дрзок неранимајко' ~ *си разл'ути млого и му вели на гостот: "а бре јабанџиа гидиа, зашто не стануваш прав и ниту се поклони на мене, кога си дошол"* [V,PM,222].

**ги́здав*** adj 'убав, личен' (најчесто за човечко суштество) ~ *и та́м, на-нози́ се́ло, и́маш'а адна́ мо́ма мло́го ги́здава. И б'е́ше го́това мома́та да-са го́ди за-едно́ мо́мче* [ВС(Д),80]; ~ *поне́же са причу́ло това́ до кра́ј земја, ча та́ја же́на е нај-ги́здава, еди́н цар са́каши да га ви́ди* [V,PM,12]; ~ *и тога́, като́ ви́де ги́зда́ва дево́јка, одâри хи рăка от главăта* [ВС(Д),65]; многу ретко атрибутот *гиздав* се однесува на предмет: ~ *то насрет полето станало едно бахче много гиздаво* [V,PM,265].

**гиздави́на** f 'убавина, лицба' ~ *ху́бави би́ли мо́ми, ни́хната гиздави́на не можи да си иска́жи* [V,PM,9]; ~ *ја гледали и се чудили за гиздавината хи* [V,PM,265].

**гикте́р мукте́р** (игра на зборови) ~ *и гу пи́та: "уд'е́-ти то́с*

*л'áк, как гу дукáра?" Тóј úш'-ти да скрúј; гиктéр муктéр ниш'т'é да кáж'и* [MS,t,37].

**гилеб** m 'преѓа, дел од пасмото, има 60 жици (ставени на *мутувилу*) а секоја жица има 2 должини од *мутувилуто.* Осум *гилеба* прават едно пасмо' [ТГ,366].

**гил'анлăк** m 'облеката (дарот) што ѝ ја купуваат родителите на ќерката (= идната невеста) пред да ја мажат' [ТГ,270]; односно 'невестинска руба'. Оваа облека таа ја носи и за време на големи празници: Божиќ, Велигден [ТГ,268].

**гúм** conj 'сепак' ~ *тú сăкá дă бéгиш, éс гúм тă фăтúх* [СК,321].

**гимиа*** f **1**.'направа за движење по вода, лаѓа' ~ *и на морету, што има гимиа, риби и друго нешто, да ги извад'а на едно кадро и да ги изберам аф мигдало нетри!* [V,PM,89]; ~ *с'ăканд'ạ имáш'и дијадóсану ('му имáш'и пурăнч'ину') ... óти на кутрá скáла да пóјат, да ги ни устáв'ат да јáхнат на гимúјата* [MS,t,58]; и: гемúа ~ *тóј гу земá и отúде аф морéту, најдé гемúа, си пазари сос гимиџúјата* [V, PM,23]; **2.** изр.: **гимúјте нé-т прăпăднáа** (= непотребно се однесуваш како да си во многу тешка ситуација) ~ *шó сă-зăдумúл-си тóлко, гимúјте нé-т-прăпăднáа* [ПК,II,137].

**гимиџúа** m 'тој што врши превоз со *гимиа'* (може, но не мора да биде сопственик) ~ *отúде покрáј морéту, најдé едúн гимиџиа, гу пазари за да гу закáра на едня́ касабá кату на Шам* [V,PM,8]; ~ *му направú дéсет корáби, ги напăлнú стó-ка, му дадé и едúн прăв гимиџúа* [V,PM,13].

**гимиџилăк*** m 'парична награда за превоз со ѓемија' ~ *му вéли на гимиџúјата: "амáн, брáте, јáзе нéмам парúчки да ти плáт'а гимиџилăко"* [V,PM. 151].

**Гина** f 'ж.л. име во Гевгелиско' [ТГ,114].

**гин'á** f 'род' (раса) ~ *"тáс, ш'ту спú, ш'тó ти?" "Измиќáрка!" "Ш'тó д'улбéр'! тáс вáш'а гин'á ни умѓáса"* (= таа не личи на вашиот род) [MS,t,53].

**гúне** impf **1**.'исчезнува' ~ *тук миизлизé, фăтúх ас гă-стигнáх ýбуво и ка стујá, стујá, и сă-бáјлинта зé нă-тăкá, нă-тăкá да-гúне... видéх ас оти гу-прăчикáх дă-сă-шúре* [ПК,II, 239]. **2**. 'губи, пр. пари' ~ *ним -сă-распрá·фте вúạ, Кú·рто и-зạгинáл (пá·рте);* **3**. 'уништува, убива' ~ *дурде дăржи нејната земја, има дефови, што чуват земјата, и они тебика ки ти гинат* [V,PM,43]; **4**. fig. 'ослабнува брзо, овенува' – од некоја болест' ~ *и глéј гу-чувéко: нé-ј áрин, тримéже, сé гúне, сé сăне – тó· тримéже*

**гинéш** m 'последна четвртина, погибел на месечината' ~ *кá-ќ-фáте сă-гýбе, сă-јáде, гúне пулéнка михчúнта* [ПК,II,34]; [КЕ,248].

**гинирáл** m 'висок чин во војската, генерал' ~ *ину гинирáл ину-врéме имáл ину-мóмăк* [ДК,139]; ~ *стр'аднојут са чина гинирал пăрв* [V,PM.231].

**гинúш** adj **1** 'спокоен, неамбициозен' ~ *ширóк чувéк, нé сă-л'ýте, нé сă-кáре, си-глéде сéбито* [ПК,II,34]; ~ *ш'арóк ч'у-в'ăк;* **2.** 'погибел на месечината' [MS,s,31]. Сп. **гинéш**.

**ги́нгăр** (и: **ги́нгер, гинѓар**)* m, bot. 'трн, едногодишно диво растение со големи, жолти трње – *магарешки,* го има по меѓите и бунирштата; семето – зрнца пред да созреат се сместени во едно зелено топче, како мало јаболко, има трње' ~ *набуцал трăјне, игли, гинѓаре и боцки* [V,PM.272]; [MS,s,31]; [CK,321]. Семето од *гингер* измешано со мед го даваат на слабуњави деца, што не напредуваат [ТГ,125]; оваа трева, во минатото ја јаделе многу камилите' [KE,280] (тогаш – пред Балканските војни превозот се вршел со камили); сп. **пăлăми́да** ~ *бо́цкăт ли́стăта... цве́то нă-мо́жум дă-в-гу убјáснум, оли го́ре мо́ж дă да́де пло́т куту ги́нгăр, куту то́пче* [ПД,123].

**гинл'укчи́ја** m 'тој што работи на надница, надничар' [KE,275].

**гиое́** adv 'божем' ~ *кини́са гиое́ да си иди, па́к д'аволáт гу викнá и му га дадé кути́ата* [V, PM,147].

**Гирáн** m, top. 'име на место во реонот на с. Морарци (Кукушко)' ~ *пăпучáре и́мше, нá-што се́ло прăку петнáјсе ду́ши пăпучáре; сé дикáне и́мше тóă ме́сто, Гиран шо сă-ви́кше* [ПК,II,215].

**гирéн** m 'влажно место, не е погодно за обработка, обично се користи како пасиште' [CK, 321].

**гирдан** (и: **гердан**) m **1.**'украсна низа што се носи околу врат' (герданите ги носат девојките или жените)' ~ *уд-мáјка би́ше устăнáл ади́н кóвăн гирдáн* (направен од сребрени пари) [ПК(Г)]; ~ *свалила си гердано от гăрлото и го закачила, та че си легнала* [V,PM,281]; **2.** 'дел од внатрешните органи на јагне, *уф-гирáднут сă-зăмóтни цре́фта'* [ПК(Г)].

**гирди́сува** impf 'оптегнува' ~ *ја закáш'тат óснувата, клáват и иди́н т'е́ш'ук (|| т'е́ш'ка) кáмин' на врăх кóтката за да сă гирди́сува óснувáта* [MS,t,7].

**гири́с** m **1.** 'јама на нужник' (според Саќов)[CK,321]; **2.** од истава регија (Кукушко) според нашите истражувања: 'бразда по која доаѓа нечиста вода' ~ *вáда-ј, нис тáа те́че вóота ут-áін двóр уф-дру́к;* **3.** fig. 'непристојно зборување' ~ *не́чиста, гнăсна у́ста: и́миш адна у́ста али́с гири́с, шó ќи-т-дóо, испáѓе нис-н'áа* [ПК,II,34].

**гиритли́цки*** adj 'критски' – ? (според името на островот Крит) ~ *гу калéса гиритли́цкију цáр', за да му стóри иди́н кунáјќ* [MS,t,58].

**гиргéф** m 'дрвена, кружна направа на која се опнува платното кога се везе' ~ *едната и́маши прет не́ја јариби́ца сос дéвет јариби́чки, нá тапсјá играи́ха, и т'áнака нá гиргéф вéзиши и сии́р чи́ниши* [V,PM.135]; ~ *шó ин-пăјáл пи́л'то, шó ин-кăжувáл нă-гергéфо, тóă ки-би́де* [ПД,164].

**гирултѝа** f 'силни шумови од гласно зборување, веселба или расправија' ~ *снóшти уф-вáска и́мше не́каа гирулти́а, чу́х не́куј сă-кáрше, се́тне сă-чу́ плáк; ~ дéка-ј тóо, сă-слу́ше нóго сви́рки, пе́јне, гулéма гирулти́а, зéр армасáа мóмта Кундóхци* [ПК,II,34]; и: **гирулти́ја** ~ *фáт'аха да ци́кат, трăч'áха ут óкул иснáф'у, за да ви́д'ат, ш'тóј тáс гирулти́ја?* [MS,t,56]; и: **гирулти́** ~ *пи́таши: "шо и вá гирулти́?"* [MV,K,281].

**гити** interj (за обраќање, повикување) 'море, бре, гиди' – заедно со друг извик ~ *бахчеванџиата му вéли: "ej гити господáр мој, ги пýштам такá на прóсти учúтели... заштó jáзе нéмам кувéт за да ги пýштам млóгу врéме на сколúите"* [V, РМ,149].

**гиту** (< гдето) conj 'кога, додека' ~ *седна д'адото да ги чува, зема и сабјата на ранката; гиту ч'уваши д'адото, га гленда една, страшна змиа излези* [V,РМ,134].

**гитурýм** m 'тој што не комуницира добро со луѓето' ~ *тóо шо сă-л'ýте сé, сé не-мó-j̭ пугóдно, сé не-мó-j̭ тамáн. Сă-л'ýте, не гувóре, сáмо сă-дýу кут-гитурýм* [ПК,II,34].

**гичиндúсуве*** impf 'поминува некако, опстојува' [СК,321].

**гичúт** m 'премин, брод на река' ~ *гичúтут е óште нóго дилéко* [СК,321].

**бериќети** (= ноќен бериќет – фигуративен израз за создавање на деца) [ТГ,272].

**глава*** f **1.** 'дел од телото на човек или животно каде што се сместени мозокот, очите и др.' ~ *му вели: "ами дека ти е твојта капа от главата ти?"* [V,РМ,46]; ~ *гл'éда на главáта-jи идúн ш'андáн' сф'ắти; и на нуѕ'ắт'ạ друк ш'андáн' сф'ắти* [MS,t,21]; **2.** fig., изр. *кắшта на глáва* 'грижи' (за семејството) ~ *aj мóре брáтче Стујáне / как да сăм jáзе jýбава / бугáта кắшта на глáва* [ИГ,107]; **3.** fig. со значење на 'разум' ~ *ej, гúди глава, алтăни и сребро ми давали, не сам земал, да си чинам кату татко ми чорбаџиа, но земах един тас, што не врјаднува дваjси гроша* [V,РМ.277]; ~ *друг му вéлиши: "таквá глáва úмаш, таквá кáпа ти перл'áга"*[V,РМ.7]; **4.** 'единица за броење на добиток' ~ *úмăхме двéста глáви óфџи* [ПК,II, 251]; ~ *и нúă пу-чúко, úмăхме пé-чéс глáви гувéда и двé-трú кóзи, зăбрáме и кáрăме* [ПК, II,218]; **5.** 'предниот дел на *корăбут*, со кој се префрла стока (и луѓе) преку реката Вардар' [ТГ,428]; **6.** 'здебелен дел од коренот на зеленчук (кромид, лук)' ~ *нăмéсто áлва ки му клáдăт у тóрбăта нắтре аднá глáва прác* [УЕ,24]; ~ *ми-ддé адúн кумáт лéп и двé глáви лýк, дă дă му-кóпум цéл дéн* [ПК(Г)]; **7.** изр.: **глáфта мé-j (алúс) тắпăн** (= чувствувам психички замор, ме боли главата) ~ *ич амáн, мóлчи, óт дă-знájш глáфта ме-j алúс тắпăн* [ПК,II,157]; **глáфта ми-сă-зăпăлúла** (= имам сериозни проблеми, пр. недоразбирања во семејството) ~ *нă-мéн глáфта ми-сă-зăпăлúла, óни сạúр си-глéдат* [ПК,II,157]; **глáфта уф-тóрба мó-j** (= кога некој презема големи ризици и не мисли на последиците) ~ *óн глáфта уф-тóрба сj-аа кăлдéл, нé сă-жáле* [ПК,II,157]; **глáфта мо:-скинáл** (кога детето многу личи на некој од своите родители, односно роднини) ~ *нýко глáфта ма: скинáл нă-дéд-мо* [ПК,II,157]; **глáва дуглáва** (се кажува за оние што се постојано заедно) ~ *Тýшо и Вáно сé сă-глáва ду-глáва, пá му крóот кáпта нă-нéкуj* [ПК, II,157]; **глáва кắрше, атắр нé кắрше** (кога некој е многу внимателен и се труди по секоја цена да ги исполни

желбите на другите) [ПК,II, 157].

**глава булејне** n – за да не ги боли главата во летните горештини, луѓето од Гевгелиско уште во мај месец си ставаат пијавици на вратните жили, на тилот. Некои наместо пијавици ставаат *рукчијна:* откако се пробуши кожата на тилот на тоа место се става рокче со пробушен врв; низ дупчето, откако се исмука воздухот, а пробушениот врв брзо се затвори со прст, рокчето брзо се полни со крв и откако се наполни самото се одделува од кожата. Во една сеанса се ставаат 5 до 8 *рукчијна* [ТГ, 230].

**глава мијајне** n, fig. 'секундарен назив за сабота' ~ *сăбута – глава мијајне* [ТГ,9].

**главатар*** m 'тој што е главен, што командува' ~ *то· и-кума́нде, куту глăвăта́р ин-е́ј* [ПК (Г)].

**главатарка** f 'таа што се наложила, што ги води другите' ~ *да прачеке лазаренки / која мома ки-ј аресе / арисал је, биндисал је Руса Дојка главатарка* [ТГ,54].

**главени́цă** f 'свршеница' ~ *хабе́р ми ј душăл / ут главени́цă: за дру́к сă-ј глави́лă* [ВС(Д),86].

**глави (си)*** (и: **гла́ве сă**)* pf **1.** 'се договори да работи (во наемен однос) кај некого (обично од Петровден до Митровден)' ~ *туга лудото се главило на един поп и то от "кук" до "кук"* [ШГ,V,420]; ~ *ви́а сега́ са чини́хти коџа́мити јуна́ци: не и́дити да си глави́ти на не́кои чорбаџи́и, да си насắтити л'ап* [V,PM,272]; **2.** 'станува свршеник, или свршеница' (= договори свршувачка, предстадиум на склучување брак) ~ *хабе́р ми ј душăл / ут главени́цă: за дру́к сă-ј глави́лă* [ВС(Д),86].

**гла́вн'а** (и: **гла́мја, гла́мна**) f **1.** 'парче дрво запалено, недогорено, гламна' ~ *ји вили́: "стој́ти тука́, јас за по́ја та́м на стр'ắш'та и́ма иди́н во́гни да в'е́на ина́ гла́вн'а"* [MS,t,23]; ~ *му вили́: "ти да по́ш' на иди́н распắнт' да с'ắш' бустаннắк ... за с'ắш' и три гла́вн'ą на-по́пуку, куга́ за ви́диш' да пу́снат да́луви, туга́с да зна́ш' ч'ą ти сă плат'е́ни гр'ắхуве́ту!"* [MS,t,43]; **2.** bot. Ustilago, Tilletia levis 'паразит кај житните растенија' ~ *бо́лис уфжи́тто. Она-ј̣ цắрна, и́ма кут пе́пăл пу-жи́тто* [ПК,II,34]; ~ *пулви́н'о́· кла́с стắну́ве цắрно, и о́на пак гу вăпцу́ве цắрно жи́тто* [ПД,123]; **3.** fig. 'многу слаб, црн, жолт' ~ *о́н кắту арсла́н, диме́к бе́л, цăрве́н и ли́чен, шо ве́ли ла́фут кắту ка́пка, а та ку́тра ниве́ста ... гла́мја цắрна и сла́ба кắту кăрли́к* [УЕ,4].

**гла́вин** adj **1.** 'одговорен, важен' ~ *на́ј-пу-гла́вин бише те́јко, о́н сă-пи́тише зă-се́* ; **2.** 'нешто поголемо, поважно од другите' ~ *не́ о́јме пу-то́· гла́вин пắт от и́ма ко́ли, нąро́т, дуби́ци о́ăт, ни́ă бис-пắт не́где, прăсни́·фте* [ПК,II,218]; и: **3. гла́вăн*** 'централен' ~ *на́ј-уф-главăнто каавине́ се́дăт гуспуда́та* [ПК,II,267].

**глави́нка** dem. од глава [ДС(Ч)].

**глави́чка** dem. од глава [ДС(Ч)]; и: **гла́вичка** ~ *и́де, дуне́се, а́ на зми́ăта цре́ва фắрке, а́ нăку́что гла́вичка, а нą ма́что но́га, ја́дăт* [ПК,II,262].

**гла́виш'** m 'чин на договарање за склучување на брак, свршувачка' [ВС(Д),67].

**главја́ка** aug., реј. од глава [ДС (Ч)].

**гла̣вни́к** (и: **гла̣ве̣ни́к**) 'свршеник' [ВС(Д),67].

**гла́вно** adv 'важно' ~ *тугáј, éдно врéме сé нă-пăто сă-брáле, игрăјáле н-éјн тăпăн, н-éдна гáјда, глáвно игрăјáле* [ПД,151].

**главуве (се)** impf 'зема обврска, се договара дека ќе слугува за извесна надокнада (*хак*)'. Измеќарите се "*главуват за дубици чувајне, за дрва брајне, за урајне*" [ТГ,286].

**главу́на** f, augm., реј. од глава [ДС(Ч)].

**глад*** m(f) 'состојба кога човекот не може да ја подмири основната потреба за храна, гладост' ~ *децата ми си и уставих, от глади ки ми умрат* [V, PM,273].

**глади́а** f 'ситуација кога поединци (или одредена група луѓе) не можат да ја подмират основната потреба за храна' ~ *дурдé бéх млáт и вртјáх кáминот да мéли водини́цата бéх хáрин... сегá остарá'х, éту ме извади́ха тýка на снегó..., ки ýмрам от глади́а* [V,PM.138]; ~ *он јé млóгу богáт, но неки да ми знаé, зашто јáзе сам мóшни сиромáх, и тајфáта ми уми́ра от глади́а* [V, PM,13].

**гла́дин** adj 'тој што чувствува потреба за храна, ненахранет' ~ *му вили́ на манџ'ó-ји: "тóс тфóју аратли́к млóгу страмли́ф, и́ч' ни јáди, глáдин за си л'éгни"* [MS,t,37]; ~ *иди́ну иким̧џ'и́ја му вили́: "боли́кит'а̣ ни кáџат, амá на нáм ни-н-дáва рăнка да рич'éми, ч'а̣ ни кáџат ... и такá ни глáдни за устáними!"* [MS,t,42]; и: **гла́дăн** ~ *дáј, вéле, нéкуј динáр кóлко пу-пăто дă-нă-устáнум глáдăн, дă, дéкă ки-мăнóсе гóспо, јáс тáм ки-живéм* [ПД,146]; – освен во обичната говорна комуникација споменатава придавка ја среќаваме и во загатки, поговорки и фраземи **гладна кучка низ гора шете, па гладна си дома иде** (зн. 'секира') [ТГ,290]; исто: **си́т гла́дин нé виру́ве** (= тој што си трга тој знае како му е) [ПК(Г)]; **сус гладин и непуткуван којн и сус праварзана кола не са праве арабаџилăк и кираџилăк** (= поважните работи бараат и посолидни подготовки) [ТГ,419]; **гла́дна кукóшка прóсо сóне** (се кажува за нечии неостварени желби и амбиции) ~ *кá сáке нéкуј чувéк нéшто, ама гу-нéма и нé мóж до-кýпе* [ПК,П, 157].

**Гла́дно Пóле** n, top. 'име на место во реонот на с. Морарци (Кукушко)' ~ *пули́нта сăви́каа: и́мше аднó Глáдно Пóле сă-ви́кше, дрýго сă-ви́кше Чифли́ко, дóл крăј рéкта Вáлта сă-ви́кше, нă-Кирли́јте и́мше ни́ви – жи́то, тит'ýн сéјаа* [ПК,П,216].

**гла́дус** f 'силна потреба за храна, орр. на ситост' ~ *и жéнта тó врéме кóга би́ла у-бóчвăта удглáдус, три дéна би́ла нăтре, си-идéла сéмки уд-дрýгăта гудúна шу-имáло у-бóчфăта* [ДК,150].

**гламнóсе*** pf 'добие лоша боја, стане црн, жолт'~ *гла̣мнусáл тóо Ва̣нгéл', нéшто нé-ј áрин* [ПК(Г)].

**глас*** m 1. 'звуци, шумови од зборување, шепотење' ~ *им вéли сос зáтресна глáс и сóс*

*расипано образ: "господари, динеска ви приказувам и казувам прет вас, ча тос сиромах нема н'акој кабаат!"* [V,PM, 28]; ~ *тој ка тăрчиши с голема сила, тăнки гласови викнаха: "мило внучи, застани, имам лаф да ти кажам"* [MC (B),95]; **2.** 'начин на пеење' ~ *понеже сиромахувото дете си научи харно царковниј рет и кату му беши харин гласот...* [V,PM,40]; ~ *детету имаши глас, толку му беши благ, којто не беши да се искажи* [V, PM,37]; **3.** 'препознатлива специфичност, боја на артикулацијата' ~ *Кулуф кату чу тиа лакардие, от гласот га позна, ча е неговата л'уба* [V,PM,11]; ~ *тојнака фати да удр'ави жабин јазик и вели на жабата: "ох сестру, т'а чух гласо ти и ти познах"*[V,PM,29]; **4.** 'известување, вест' ~ *ут н'о: немме ни глас ни абер;* ~ *глас се-чује от-Солуна, от Солуна до Кукуша / от Кукуша до-Битолско* [ПК,II,235]; ~ *глас сą чу на П...грат, плакани, жалба, удирани ногу* [MV,K, 306]; **5.** 'општествено мислење' ~ *ветар веје, достум Стано мори / гласуве ми носе !* [ТГ, 338]; ~ *сă-слушąт гласуве ќа: устąвил жен-му, н'а: ќа: зимал* [ПК(Г)]; **6.** 'мисла' ~ *ка виде шо си лекува, си вąрна и му славиши на Бога су голем глас* [MV,K,279]; ~ *ем риче на негу: Духо биз глас и глух, јас ти пувелам* [MV,K,285]; **7.** 'порака' ~ *и глас му дујде ут небин'ата* [MV,K,308]; ~ *ету и глас ут облак испадна, шо вел'ал...* [MV,K,327]; ~ *л'у ш'ту фл'ази нăтр'ą, ч'уј идин глас да гу вика* [MS,t,,86]; **8.** изр.: **гласо не им-сă-**слуше (се кажува за семејство во кое се живее сложно и мирно) ~ *бăлдуфчане никуј не ги-ј чул дă-сă-карąт, гласо не-им-сă-слуше, ја толко гудини сме кумшиј, ас не чух лош лаф муѓи нихка* [ПК,II,216].

**гласовит гласовит** adj **1.**'(зборување, пеење, насмевка) со силен глас' ~ *кога е чујала Димка, калеш Димка / се је насмијала малце гласовито* [ТГ,204]; **2.** '(пеење песна) со содржина и мисла, односно со пријатен и убав глас' ~ *Сраулица фати да пеи една песна, малци речовита, ама много гласовита* [MC(B),96]; ~ *да ми викниш една песна, Ванѓелино, мори / малце речувита ųанум ного гласувита* [ТГ,40].

**гледа** (и: **гл'енда, глее**) impf **1.** 'со сетилата на видот прима впечатоци' ~ *пăсел, глее адно мăгаре, виран мăгаре, ќел'аво* [ПК,II,224]; ~ *ја разгол'ува, гл'енда на правата биска три косим'а злат'ąна* [MS,t,71]; ~ *гл'енда ч'итирујси удаја, гл'енда ина гр'енда ... гл'енда ино умр'ăнту д'ăт'ą* (пример со назализам) [MS,t,53]; **2.** 'чува (одгледува) цвеќе, односно животно' ~ *храни гу, мају, гледај гу! / давај му сахăнче просу / давај му кавранче вода* [BC(Д),67]; ~ ако зимата *арно са гледат* (= добро се хранат) овците, тие порано се јагнат, јаганцата се поголеми, волната е *динч* (подобра и посветла) и даваат повеќе млеко [ТГ,376]; ~ *гу кладе на бахчата му да чува таму един триндафил, да гу гледа, само по едно гонџе да му докарува на царју ката заран* [V,PM,105]; **3.** 'се грижи за болен, стар, односно за мало дете', ~ *ти си имиш една стара мајка / треба да-с*

*јодиш, неја да ја гледиш* [ТГ, 199]; ~ *у Сулу́н им'ăш'и иди́н скопо́ на крајо́т на мур'е́ту. То́с скопо́ ни им'ăш'и н'ăфту да гу гл'е́нда* [MS,t,78]; ~ *уд-у́тре нă-тăка́ бăркајте си кă-сме́т, нă-мо́жум јас дă вă гле́-дум, е́ту гле́те кути ри́бăта нă-пăсо́кта устăна́х* [ПД,144]; потврда за ова наоѓаме во обичајот од Гевгелиско каде што машките деца се третираат како некој капитал зашто "ќе ги *гледат* старите" [ТГ, 272]; **4**. 'се труди, настојува' ~ *"да зна́ш', ч'ạ ти сă пру-сти́ха гр'ăхуве́ту, да гл'е́даш' да ни сто́риш' дру́ги гр'ăхуви!"* [MS,t,44]; ~ *пушти една книга и вели: "или да земиш една невеста или да најдиш една твоја прилика, твоја ишкија, да гледаш да најдиш, и азна да не жалиш"* [МС(В),93]; **5**. 'извршува' ~ *му вели: "ади, братку, сега иди си на кăш-тата ти, да си гледаш ра́бо-та ти сос рахат!"* [V,PM,32]; **6**. 'избира' ~ *ско́ру да ми даде́ти да ја́м, ча мо́шни сам гла́дин! И немо́ј гле́даш кеба́-рски ма́нџи: што да е јаз ја́м* [V,PM,24]; ~ *какара́ска је пи́ле, којáто ка́та годи́на са мин'у́ва гн'а́здуту-и́ и гн'а́зду гле́да да чини на на́ј-висо́ко дарву* [V,PM,30]; сп. ~ *нă-сви́т То́дăр мла́јте сă-гле́дạт* (= на празникот св. Тодор младите од селата доаѓаат в град за да си изберат животен партнер, односно да бидат избрани); **7**. 'разгледува сметки' ~ *дејна ноќа книга гледе / на пладнина азна броје* [ТГ, 171]; **8**. 'забележува, заклучува' ~ *и р'е́ч'и то́ј: "ут стра́ха и јас сă разбуди́х, гл'е́дам сăн-ји б'а́л то́с"* [MS,t,12]; ~ *викна́ детето покра́ј не́гу и му ве́ли: "а бре́ си́нку, гле́даш ли, ја́зе веки ки у́мрам и ошти е́дноч не ке да ми видиш"* [V,PM,7]; **9**. 'свртен е со лицето кон нешто' ~ *ни́јн'о: џа́м гле́јше нă-кăде на́шјо двор* [ПК(Г)]; **10**. 'имитира некого' ~ *ним гă-гл-е́ди н'а:, о́т ки-т-иска́ре нă-сел'ме́т* (= немој да го правиш тоа што таа го прави, бидејќи ќе настрадаш' [ПК(Г)]; **11**. 'вража, бае' – "ја претсткажува иднината" ~ *џа́рут и ви-зи́рут нима́ле де́ца. Еди́н би-л'а́рин му глида́л дạ ре́кăл ...* [ИГ,109]; ~ *нă-кааве́ гле́де и пузна́ве ѓо́ом-ти, лắже;* ~ *гле́да нạ-рắка ...* [ПК(Г)]; **12**. 'бара' ~ *на иди́ну ж'ина́та-му пурắнч'ува: "да ни гл'е́даш', мắнџ'и, мло́гу скắмпа ѓулн'у́к, у́тр'ạ за сă на́јди по́скăмпа"* [MS,t,47]; ~ *и кату ти́ваха два́та, хизмиќа́рот се́ гле́даши да на́јди н'а́кој скри́шно м'а́сто да гу уте́пи* [V,PM,26]; **13**. 'очекува, се надева на помош' ~ *устăна́хме сира́ци, са́мо уф-не́го гле́дăхме (спа́с)* [ПК(Г)]; **14**. 'разгледува' ~ *ути́ди д'ăт'ạту, ш'е́та ут сука́к на сука́к, гл'е́да ут балко́н на балко́н* [MS,t,10]; **15**. 'слуша' ~ *и гл'е́да вудинч'а́рину, и́ч' му ни вр'ắви, ути́ва бли́з'ạ, па́к му нави́кува* [MS,t, 43]; **16**. 'прегледува' (лекар) ~ *жина́та-му бо́лна, икимџ'и́јата ја гл'е́да, ама́ и то́ј ку́пини ут д'ăт'ạту* [MS,t,12]; **17**. 'се усмерува' ~ *и вили́: "ми трукули́ ко́н'ут, ми разби́ ку́рут, гл'е́н-да канди́ т'е́б'ạ!"* [MS,t,78]; **18**. 'сака' ~ *една мајка имала си два сина: поголемио кроток и милувал домашната работа, а помалкио бил луд и гледал да отива на нивата да оре* [ШГ,V,419]; **19**. – (сă) 'се ог-

ледува' ~ *ка́ нима́ло углида́ла уф-во́та сӑ-глида́ле* [ПК(Г)]; **20.** – **(сӑ)** 'се познава; евидентно е' ~ *шо́ гивинди́ічка-ј та́а, пу-о́чте сӑ-гле́де. Та́-ј не́каа же́на шо́-ј ша́рат о́чте пу-дру́зи мӑ́же, не́кӑшто́вница* [ПК,II,34]; **21.** – **(сӑ)** 'се чини' ~ *с'е́ л'е́ку му сӑ гл'е́нда иди́н тупу́с гул'а́м ко́лку на́ш'-та кӑ́шта* [MS,t,53]; ~ *"ч'е́нду, ка́к та́с то́јта ра́бута да си то́лку диб'е́ла? на м'е́н'а ми сӑ гл'е́нда ло́ш'а ра́бута!"* [MS,t,84]; сп. уште: ~ *ка́к ми сӑ-гле́да ти́а двуі́ца не сӑ мири́сат* (= како што ми се чини тие двајца се мразат) [ПК (Г)]; ~ *на кади́ата хи́ч му са не гле́даши ха́рно, а́ма што да чи́ни?* [V,PM,26]; 22. изр.: **гле́ј си-ра́ато** (= не се вознемирувај, немој да реагираш) ~ *не́-ј-слу́ши шо гуво́рат, гле́ј си-ра́ато* [ПК,II,157].

**гледан*** adj 'згрижен, чуван' ~ *авџиолиа стана, отиде на ахӑр'ут; кога виде, жр'апчету беши кату хрӑт, не гледану от толку време* [V,PM,47].

**гледа́ч*** (и: чуве́че) m 'црнка во окото' ~ *уф о́кто и́ма адно чуве́че, то· нӑ-сре́ди шо́-ј, глeда́чо* [ПК,II,237].

**гле́здино** n 'големиот глужд долу на ногата' [ЛС(К)].

**гле́то** n 'алатка за отворање дупки на дрво со чукање, предната страна е остра' [ДС(Ч)].

**глидајне** n **1**. 'кога девојката и ергенот ќе се сретнат, пр. на некој празник, тоа се вика *глидајне* (= избирање)' [ТГ, 135]; ~ *ак си дошал за глидајне / мома за арисувајне / гледи, гледи, Кустадине / гледи, гледи па удбери* [ТГ, 177]; **2**. 'посматрање' ~ *дека јодиш се са фалиш / једна имум за л'убејне / друга имум за глидајне* [ТГ,196]; **3**. 'негување, грижа за болен' ~ *ах море от Маргарит, – алах бин берикат версин – ама што глидане ми даде!* [MC(B),77].

**Глигор** m 'м. л. име во Гевгелиско' [ТГ,114]; го регистрираме и во Кукушко с. Гӑрбашел: *де́уто Глиго́р кува́чут.*

**гли́гур** m 'место со многу кал, тиња' [КЕ,276].

**глигурли́во место** adj 'калливо, поплавено место од кое се повлекла водата' [КЕ,276].

**глисти** pl 'болест пантличари' – болниот што има *глисти* е многу слаб и изгледа *куту ка не јаде леб.* Се лекува на тој начин што се вари 'рж и болниот пие од водата во која се варела 'ршта. Против *глисти* се употребува и специјален *мацун:* мешавина од *мед, благ камен* (сумпор), *гинѓарово семе* (Lapa minora) и малку *каранфил* (суви парченца (мали од неколку милиметри) од пупки на тропско растение (Caryophyllus aromaticus). Од оваа смеса болниот секое утро на "гладно срце" зема по една лажичка [ТГ,230].

**глитини́ца** f 'засечениот дел (кружен) на дното на бурето, во него влегуваат страничните даски (даги)'. Сп. **гле́то** [ПК,II, 34].

**глицуна́р** m 'замрзната вода (во форма на морков) што виси на стреата зимно време – мразулец' [ДК,105].

**глоба** f 'казна, земање пари како надокнада за некоја грешка' ~ *царјут го затори попот на заданју и му зема тешка глоба* [V,PM.225]; ~ *му пиша книга молена: "или кабаатот*

*да ми простиш или глоба ки ни глобиш, или глава ки ни сечиш"* [MC(B),93].

**глоби*** pf 'одредува, зема казна' ~ *му пиша книга молена: "или кабаатот да ми простиш или глоба ки ни глобиш, или глава ки ни сечиш"* [MC(B),93].

**гло́жде** 'pl од глог' ~ *та́а дă-сă-пуфа́ле: "ку́му вắлче, не́ пугле́дни нă-го́ре, зе́р тắрне, гло́жде и́ма, ќи-т сă-нăпра́шăт о́чте"* [ПК,II,225].

**гло́жде** (и: **гло́чке**) impf 'чувство на ситно боцкање во окото' ~ *но́го мă-гло́жде о́кто, ми-сă-нạпрăши́, сја́а мă-бо́цке, мă-гло́чке* [ПК,II,34]; [СК,321].

**гло́к*** m, bot. 'трн со големи боцки' ~ *ку́ме вắлче ни́м гле́ди пу-зи́до нă-го́ре и́ма тắрăне и гло́зи* [ПД,157]; ~ *тắрăн ус-три́ чăта́лчита* [ПК,II,34].

**глотки** pl 'ситни нечистотии во вода или храна, пр. ситни сламчиња, раски и сл.' [КЕ,247].

**глувон'ắм** adj 'тој што не може ниту да слуша, ниту да зборува' [ЛС(К)].

**глуз(д)** (на дрво) m 'кружен остаток на стебло, каде што имало гранка, глужд' [ДС(Ч)].

**глуги́нки** pl 'ситни плодови од трње, гложје' ~ *о́ни сă-си́нички, си́тнички, али́с муни́стра* [ПК,II,34].

**глугов** adj 'нешто од глог' ~ *глугов кол* 'колец исечен од дрво глог' [ТГ,261].

**глу́пув*** adj 'неразумен' ~ *шо́ сте глу́пуви коко́шки, пра́зни уф-гла́вăта, ич-не́мăте акắл* [ПД,153]; ~ *е, са: же́н-ти гă-тури́х дă-сă-ва́ре, о́ти глу́пуф си-ти* [ПД,159]; и: **глупав*** ~ *мури, што ме даде, мила ле мале / на момче малечко / глупаво – улаво* [ТГ,197].

**глух** adj **1.** 'тој што не може да восприема звучни сигнали, што не слуша' ~ *удéјќи нă-ст-рắтé адин чувéк уд-на́што сé-ло, глу́х би́ше, Сарби́не му-ви́-каа, ба́ш Сарби́не, пу-ту́рцко сарби́не зна́чи глу́х* [ПД,172]; ~ *е́м риче́ на не́гу: "Ду́хо биз гла́с и глу́х, ја́с ти пуве́лам: и́спадни уф не́гу и о́шти-идни́ш да не фле́зиш на не́гу"* [MV,K,285]. Во контекстот (во последната реченица) многу илустративно е одразено меѓусебното мешање на значењата на предлозите *уф* и *на*; односно проширената употреба на предлогот *уф* (освен со значење на **на** и на **од**: *и́спадни уф не́гу* наместо "од него" – в. за ова во граматичкиот дел); **2.** 'негоден, неупотреблив', пр. за човек (маж) што не може да има деца се вика: ~ *се́миту му глу́о* [ПК(Г)].

**глуха́р** m, zool. 'вид глушец' [ВС(Д), 71].

**глуха́рч'ẹ** n, bot. 'вид (полско) цвеќе' [ВС(Д),72].

**глу́шиц*** m, zool., Mus 'животно од типот на гризачите, го има домашен и полски' ~ *ма́что фле́ве уф-нắтре, фліва́јќи... глéде та́м а́дни глу́хци, а́дни ми́ше, сва́дба пра́вăт* [ПК,II,264].

**глăви́на** f **1.**'средишен дел од тркалото на запрежна кола, во него влегуваат спиците' ~ *глăви́на сă-ви́ке нă-ко́лта не́што, нă-тăрка́лто*; **2.** 'дел од ралото, тука се спојуваат другите делови' [ПК,II, 34]; ~ *то: шо́-ј спују́ве си́те де́лăве* (на ралото): *у́шо, па́личник, пла́с и киме́р* [ПД,121]. **3.** 'корен на лозница' [ТГ,29].

**глăжни́к** m 'место каде што се спојуваат коските, зглоб' [ДС (Ч)].

**глӑтни*** pf 'внесе храна во стомакот' (преку хранопроводот) ~ *еднóту мáлку гу изјáди и, дур да го глӑтни, тóј сос сáбјата га распóрна змиáта* [V, PM,23]; ~ *туку ти са мóл'а, сéчи му на éлино рогóвите, да гу глӑтнам, та сéтни, што сáкаш да ти чúнам* [V,PM, 111].

**гмéче*** impf 'притиска нешто силно, да се собере на помал простор, евентуално да пушти сок' ~ *гмичúх грóјсто, ќи-прáвум вúно* [ПК,II,34].

**гнéс** adv 'денес' [ВС(Д),74].

**гнéска** adv 'во текот на овој ден, денес' [ВС(Д),62]; в. **гнес.**

**гнéте** impf **1.** 'полни, притиска нешто да се смести на помал простор, да влезе' ~ *áрно а нагнитé врéјката, áк мóјш дúгн'аа сјáа*; **2.** fig. 'многу јаде' ~ *знáјте (вúа) сáмо дӑ-гнéттę, а зӑ-рӑбóта сӑ-дрýįсте;* ~ *гнéте кути прéвол.* Сп. уште (fig.) *нӑгнéтно-ј* 'се кажува за дете што е полно со итрини': ~ *нąгнéтно-ј тóо сирупýче, пӑлно-ј ус-мӑрфитлӑк, алúс стáр* [ПК,II, 34].

**гнúди** pl 'ларви од вошки' [ДС (Ч)].

**гнил*** adj 'дрво што се распаднало од влага, црви' ~ *вája веле: "вија дрва са гнили!"* [ТГ,120]; ~ *утшу стујáли на вóда изгнијáли, а мóш пӑ цӑрф ге-ј фӑтúл;* fig. ~ *ојáде нéкаа бóл'ка, куту гнúл еј-тóо чувéк* [ПК(Г)].

**гнојча*** n, dem. од гној ~ *как сӑскáпе таа гнóјчта и то сúнкӑвúцта пулéка, пулéка сӑзéме, сӑ-зӑгýбе* [ПК,II,240].

**гнујнúца*** f 'бронка со гној, мозолче' ~ *цéлто лúце мо-ј гнујнúци* [ПК,II, 34]; (сп. dem. **гнујнúчка**).

**гнус** (и: **гнӑс**) m, f 'нешто нечисто, гнаса, гроза' ~ *дą си дóе чувéкут нą рӑчóк, нą вичéра. Нé те-į гнӑс* [ИГ,119]; ~ *царицата как гу видела, са угносила и му вели на цар'у: "дека гу најде то човек ...? Скоро да ми гу липсаш от тука, ча ми е гнус от негу!"* [V,PM.58].

**гнýс'ан** adj **1.**'нечист, гнасен' [ЛС (К)]; во Кукушко: *гнӑсин* ~ *ус-гнӑсни рӑци нé сӑ-јáде;* **2.** 'грозен, тој што не е личен' ~ *беши купил едно јагне, гу заколи, му зема сал коремот ... кату фес гу кладе на главата му, са чини един гнусин човек* [V,PM.222]; ~ *имаши един сиромах човек и бил млогу акăлиа, ама колку и бил акăлиа, толку и повики беши гнусин* [V,PM,58]; **3.** fig. 'кога зборува непристојни зборови' ~ *му са поклонú на мӑжо ú, да га прóсти зардú гнýсните лакардúи* [V,PM,16]; ~ *пó-гнӑсни лáфуве нé сум-чýла.*

**гн'áзду** n 'живеалиште на птица, направено од тревки и мали гранчиња (има форма на сад)' ~ *нáјнас'éтнина вúд'ӑ иднó гн'áзду ... и утúди при гн'áздуту* [MS,t,75]; ~ *нá едúн бр'áст отгóри úмаши гн'áздо от картáл, úмаши áф гн'áздото мáлка картáлчита* [V,PM,136].

**го** adv 'кога' ~ *сакаше Шабан Гега да иде на Солун, ама го чу, што има аскер на Вардарскио мост, са вӑрна* [MC(B), 72].

**го** pron **1.** 'кратка заменска форма за директен (и за индиректен) објект од тој, тоа, он' односно за изразување посвојност ~ *го хвати и го вӑрза нозете и рӑцете, го извлече от одајата, го тӑркал'а от скалите на долу на авлијата*

[МС(В),94]; ~ *напкун му даде бог една голема сила на Сраула, га дигна на Илија-дилија и го зема главата* [МС(В),97]; **2.** 'кратка зам. форма во служба за директен објект од таа, она, наместо **ја**' ~ *и го кладеха главата на дисазите и отидоха на Милоша* [МС (В),97]; ~ *ама как чул, што продават жени на Негуш, кладел субашијата да га купи за него и напкун да го земи* [МС (В),70]; паралелната употреба на *го* и *га* за ист предмет (во последнава реченица) укажува дека во говорот на с, Ватилак среќаваме мешање на формите за род, додека во претходниот пример: *га дигна на Илија-дилија и го зема главата* освен тоа имаме нерегуларност во изразувањето на падежните односи; за ова в. пошироко во граматичкиот дел.

**говори** (и: **говоре**) impf 'искажува нешто, зборува' ~ *на мајка му вели и говори: "мале, мила мале, от менка сака цар'ут от филдиш кокали"* [V,PM,42]; ~ *Стојко му-веле, гóворе: / пáшо ле, пáшо éфенди / лéсно се вéло не дúга / на нивéста лúце да вúдиш* [ПК,II,236]; сп. ја стилската специфичност: присуство на истозначни глаголи (**вели** и **говори**); ~ *кога на мракот кинисахме, на пăтот адúн вéле. вéле ем гувóре* [ПК(М)].

**гóе** (и: **гó:**) **сă** impf 'се поправа, добива во тежина' ~ *брýнки, нă-млáјте ка излéвăт вúкăме оти сă-гóе, сă-гó:* [ПК,II,240].

**годú (са)** pf 'се сврши, даде збор дека ќе се венча' ~ *и тáм, на-нозú сéло, úмаш'а аднá мóма млóго гúздава. И б'éше гóтова момáта да-са годú заеднó мóмче* [ВС(Д), 80].

**гóзба** f 'славење со богато јадење, пиење' (свечен ручек или вечера) ~ *му прáви идúн брáк американскију цáр' и н'éк тă̆мпан'ạ, киман'áнта, гóзби* [MS, t,30]; ~ *таму му носеха сичку за гостени, и млозина имаши, хизмет што чинаха на гозбата* [V,PM,36]; и **гозбă** ~ *пунéкогаш áрмăсот си прáј, шо си вéли, мáл áрмăс и нé му нóси сăте рабóти, туку тóгај си дáвăт сáмо лáф, малéчка гóзбă* [УЕ,5].

**гóл** adj **1.** 'човечко суштество без облека' ~ *идúн д'éн' зл'ázи цáр'ут на ш'éдба, скопóту бúш'и н'éтр'ạ у мур'éту гóл ('бис руби')* [MS,t,78]; ~ *ти ги з'éвам кóн'у и рýбит'ạ и т'ạ пýш'там гóл, да си пóш'* ; *пóц-си сă здрáви* [MS,t,41]; **2.** 'кога добитокот што се јава (коњ или магаре) е без самар' ~ *тăрчаха на помуш кое с дăрво, кое как са најде... бегот гол хатот го вјана* [МС (В),74]; ~ *кýп'ạх идúн ч'éрна кóн' за усимнáјси ж'лăти фрáнги и тóј гóл бис самáр'* [MS,t,2]; **3.** 'сам (без придружба)' ~ *бéа устанáли гóли жéни, шо ќи рабóтат жéните?... не сă врéдни ни дăрва да бéрат, ни мóжат да óрат* [КЕ,288]. Сп. *гóло вúно* (= вино што веднаш се одделува од остатоците од грозјето); **4.** 'чист, без примеси' ~ *имало ăдни многo убави сарајă, от голо злато изградăни* [V,PM, 290]; **5.** 'непошумен простор' ~ *гол баúр* 'непошумен рид' [ДС(Ч)]; сп. *гóла глáва* 'оној што нема коса' [ДС(Ч)]; (*ќел'-аф* е оној што има рани); **6.** изр.: **гóл пиштóл** (= многу беден, без ништо) ~ *мóјта нýка тăкá сă-мăжú сă-адúн*

*гóл пиштóл, сúн ми цéл живóт ги ráне, ги-тăгăрéсуве* [ПК,II,157]; со исто значење: **гóла голишáнка** ~ *бéши млóгу сиромáх; ама тóлку сиромáх, којто нéмаши л'ап да јади: тајфáта му бéши гóла голишáнка* [V,PM,13].

**гóлабóс** adj (indecl.) 'тој што останал без ништо – гол и бос' [MS,s,32].

**голáк** m 'вид јадење со спанаќ' [ВС(Д),69].

**големец** m 'прв човек, високо поставен' ~ *царот се почудил на тоа отгувор и рекол: "ти си најумниот уф моето царство, и тебе ќи ти чинум прв големец"; ~ кога дошел денут да заколе момата каминут, царут сос сичките големци излезел вонка от градут* [ШК, V,423].

**големúн** m 'месец јануари' ~ *такá му-вúкме нă-јанyáри, зăтóо мéсиц трибýве кóла дăрва, кóла брáшно, он éј нáј-длăк мéсиц, и нáј-зúма-ј тóги. Нéкоо врéме л'ýјто си-ј-гурéли кóл'те, за-тóо о-вúкат и* **гурúкóла**. Сп. уште: **гулéмут мéсиц** 'јануари' [СК,322].

**големцú(ј)а** m 'тој што се прави важен' (со исто значење: *кабадалúа*) [ДС(Ч)].

**гóлемцúјка** f 'жена што ги игнорира другите, што се прави важна' [ДС(Ч)].

**гóлин** adj 'без облека, гол' ~ *ка слушá шо и Дáскалот си убличé (óти бúло гóлин)* [MV,K, 335].

**голичко** adj, dem. n од **гол** 'кога се крштева мало дете тоа е голо – *голичко*' ~ *јас голичко гу држах, јас ки гу и венчум* (= јас ќе го венчам, бидејќи јас и го крстив – кога беше гол) [ТГ,276].

**голишáн*** adj 'сиромав, гол' (во илустративниот пример што следува има повторување на придавката *гол* – со подруг зборообразувачки формант – *голишан*, за засилувачки ефект) ~ *ама бéши млóгу сиромáх, ама тóлку сиромáх... тајфáта му бéши гóла голишáнка* [V,PM,13].

**голоташ*** m, pej. 'оној што нема ништо, голтар' ~ *манајте се ут тука голоташе* [V,PM,270].

**голотија** f 'голема сиромаштија, кога луѓето нема што да облечат' – се верува дека не треба да се прескокнува кросното зашто тоа "ќе донесе сиромаштија и *голотија*" [ТГ,364].

**Голăк** m, top. 'име на планина во југоисточната регија' ~ *ут-Пăтăрóс ду Гóлăк óдум, и тúă, кá ки-му зăслăбée на-чувéк свéсто, тúă, гăрчките уфицéре, шо мă-кáра· нă-ýчăне, сé сă-прăд мéне, сé сă прăд мéне* [ПД,173]; за истиов топоним ја среќаваме и збороформата **Гóлаш** ~ *дóјранските мóми крéхто се смéјат /... крéхто се смéјат и на Гóлаш дýмат; ~ ој ти Гóлаш, Гóлаш, плáнино проклéта / во тéбека Гóлаш трéва до рамéна... / трéва до рамéна, крăфје до колéна* [ПК,II,235].

**гол'áм** (и: **гул'áм, гулéм**) adj **1**.opp. на 'мал' ~ *"тóс вéч'ер за му тýрними варéна óда!" ... варúха идúн гул'áм казáн' óда* [MS,t,75]; ~ *с'é л'éку му сă гл'éнда идúн тупýс гул'áм кóлку нáш'та кăш'та* [MS,t,52]; **2.** 'пораснат' ~ *бајá момчéто гол'áмо са чинú* [V,PM,145]; **3.** 'силен' ~ *тогáс и тóјнака сос голéм глáс фати да вéли: "море чорбаџúе, да ви кáжа еднá нóва рáбота, што си научúх*

*динéска"* [V,PM,31]; ~ *ка видé шо си лекувá, си вa̧рнá и му слáвиши на Бóга су гулéм глáс* [MV,K,279]; ~ *óјди на инó с'é-лу, фтáса на крајó, зúма гу фáти гул'áма на пăнт'ó* [MS, t,15]; **4.** 'одговорен, високо поставен, важен' (fig.) ~ *тó па шо и дóлно, ки ди сă чини гулéм* [MV,K,280]; ~ *нéговата л'ýба от тáму га земá татко ú, га закарá аф дрýга зéмја аф едúн грат, га ужéниа с едúн гол'áм човéк* [V,PM,10]; **5.** 'богат, моќен' ~ *и éту едúн господáр голéм áс една́ карóца сóс чéтри кóни опрéгнанти... дохóждаши* [V,PM,152]; ~ *тој беше голем уфчар – кехај* [MC (B),69]; **6.** 'возрасен, постар' ~ *идúнајут брáт гул'áмајут нáва на пӑнт'ут, д'е хóж'даха, инă-ја гáлица млóгу* [MS,t,78]; ~ *грáмнува цáр'у идúн камш'úк на гул'áмит'a̧ з'éнт'уфци: "дóл брé ќáрати у кукуш'кáрнику в'ä прил'áга вáм!"* [MS,t,37]; ~ *гул'áмата мóма си удбирá идúн јунáк, фăрлú инá јáблăкă, гу удрú и си гу з'é думá* [MS,t,34]; **7.** 'долг' ~ *нé сă-фáшќе ус то:, зúми пó-гулéм стáп* (= не досега овој, земи подолг стап) [ПК(Г)]; *голéм пpăс* 'среден (најдолг) прст од раката' ~ *скини от мојата чанба три влакна да ги вăрзиш на голeмоју ти пpăст* [V,PM, 47]; **8.** 'длабок, просторен' ~ *тáм рéкăл ќ-óдум, ама вóда гулéма имáло сјáа тук прăд них* [ПК,II,264]; **9.** 'густа прашина, многу ситни честички една до друга' ~ *направил си адин остăр кăрлиг па га закачил на мајка му сос кă-рлиго за носо и сос голем дим и прах га влечел на гробиш-чето* [ШГ,V,419].

**гóни** (и: **гóне**) impf **1.** 'брка, пади некого од некаде' ~ *дóл кавáзину ја гóни ут пóртата: "б'áгај уттýк скăрн'у!"* [MS, t,24]; ~ *тóј ја гóни: "мáн' ми сă утýк! т'éс м'a̧ настúсаха да с'ä́ тóј за м'a̧ прóкó-пса!"* [MS,t,37]; **2.** 'прогонува' ~ *сă убăрнува на дрýгију: "ти ш'тó úш'тиш' ут тóс ч'ув'ä́к да гу гóниш'?!"* [MS,t,57]; **3.** 'извршува' ~ *дéтето фатú вéки рáботата да га гóни мóшни саалáм, јáко... пéрвиат писáр сáкаши да нáјди врéме да гу утрýи* [V,PM,153].

**гóниш'т'éм** adv 'бркајќи' ~ *исл'á-зухми барабáр ут вăнк у пе-ривóл'у, гóнúш'т'éм за да гу фáт'a̧ фл'áзухни н'éтр'a̧ у гу-рáта* [MS,t,45].

**Гонца** f 'женско лично име во гевгелиско-кукушко-дојранската регија' [ТГ,115].

**гóн'ц'а** f 'детелина'; сп. **ѓунц'é** [MS,s,32].

**гонце** n 'пупка од трендафил, само малку расцветана' ~ *гу кладе на бахчата му да чува таму един триндафил, да гу гледа, само по едно гонце да му докарува на царју ката заран* [V,PM,105].

**гóр** adv 'на повисоко место', opp. на 'долу'~ *óде пá бá:пта, викнýве нa̧-бунáро: "ох". Арáпино гу-искáре дéтто гóр* [ПК,II, 268]; ~ *вúa̧ ќи-с-кáчте гóр, ќи-тé:рте, уф-нéa̧ úма адúн зл-áтин пăрстин, ќо:-зúмте* [ПК, II,264].

**гора** f **1.** 'високо место, планина' ~ *рáно сланáта пóпадна / прет сáми дéн Илиндéн / па ми пóпари, пóпари / сé по-полéто трéвата / и по-горáта шýмата* [ПК,II,236]; **2.** 'место обраснато со дрвја, шума' ~ *му дóјди риндóт на хúтра Пé-*

*три да пој зă дрăвá у гуráта* [MS,t,75]; ~ *сил'áне сăто кuристé* (= древна граѓа) *удгó·рта гу-извличéа* [ПК,II,34]: ~ *да ја носе јуф гора зилена / тамо они век да си викуват* [ТГ,51]; **3**. изр.: **гó·рта а-фатú** (се кажува за човек што ја напуштил средината, се изгубил без трага, најчесто поради конфликти) [ПК,II, 157].

**гóр'ạ** (и: **гóре, гóри**) adv **1**.'на повисоко место, орр. на долу' ~ *с'éтн'ạ сă врăза и тóј, гу ѕúгнаха гóр'ạ* [MS,t,86]; ~ *гóре, нăврăс бинáта – два диминúка. Дóлу – гувéата* [ИГ, 118]; ~ *прогледнá на гори кадé дăрвоту и, когá видé хáрно, дăрвоту е бúло ... пăлно сос драгоцени и млогу скăпи кáмини* [V,PM.7]; **2**. 'високо поставена, горна просторија, на вториот спрат од куќа' ~ *"д'éј мумáта?" – пúта, "гóр'ạ спú сăс з'éнт'у"* [MS,t,17]; ~ *утúди гóр'ạ ж'инáта, му пустилá идúн јаták за да си л'éгни. Исл'áзи дóл: "áку ви сă спú гóтуву ји гóр'ạ пустилáну!"* [MS,t,37]; **3**. 'во правец кон повисоко место, кон планина' ~ *гóре Штéмница, Рáмна бúă кумшúи, Алéксуво, ус-тúă грăнúчăхме* [ПК,II,222]; **4**. 'згора' ~ *нáпкум ки дáдăт áдно шúше пăлно су блáга ракúја, а на зáткăта гóре ки му вăрѕат мáлце кúтки* [УЕ,24]; ~ *нé гу клáват пут сфетúлуту, туку гу закачýат гóри на сфетúлуту, да си сфéти* [MV,K, 312].

**гóре** adv 'повеќе' ~ *та· цéна, ни динáр здóлу, ни динáр гóре* [ПД,144]; сп. **от гори** 'потоа' ~ *дојдоха млогу чели и фатиха, на три саата от гори гу удбераха башка пикмезу* [V, PM,97].

**гóре-дóлу** adv 'приближно' ~ *чукáјнто на бáндите или тăрпáјнта трáј гóре-дóлу ду-сабáјлинто* [УЕ,8]; и **гóр-дóлу** 'речиси' ~ *и сидéме тáм двăнáјс гудúни гóр-дóлу* [ПК,II,222].

**гореш(т)*** adj 'загреан, вруќ' ~ *и кога отиде ламјата, ги виде нетри на горештата фурна са замрăзнали и тераха вогин* [V, PM,46]; ~ *а кату подкачил ошче да налива главата на мајка му сос горештата вода, сирачката издăхнала и се озăбила* [ШК,V,419].

**гори** (и: **гóре, гурú**)* impf **1**. 'нешто е опфатено со реакција на горење, со пламен, топлина и сл.' ~ *пу-нáс нéмше да-пýкат, ама пóл'то гóрише гáре* [ПК,II,251]; ~ *и ошти речта не доречи, падна вогин от небету и са запали чиницата, фати да гори* [V,PM,86]; **2**. 'осветлува' ~ *кога гледе млади Стујан / јуф кулиби огин горе / огин горе слăнце грејe* [ТГ, 203]; **3**. 'загрева нешто ставајќи го на оган' ~ *на ти товá пéро, да гу гóриш на вóгино, да ти дóјди едúн хáрин кон* [V,PM,142]; ~ *нạвáл'ăве ạдин óѓин нạ крáјта нạ нú·ăвта, а кл'áве глá·вта дạ гóре; – и пá óре вóа* [ИГ,110]; **4**. 'загрева фурна и сл.' ~ *ету една фурна (ги) га гор'а три дни, та ки влезити нетри и, аку можити да тарпити, ке да ви га дам момата* [V,PM,46]; сп. ~ *сóбата гурú* [MS,s,34]; (*соба* зн. 'печка', па според тоа горната синтагма = печката гори, односно оганот во печката гори); **5**. 'слабо светкање со мал пламен (од кандило, свеќа, ламба) за да се гл-

еда' ~ *удо́л на курин'о́ има́ш'и кла́дину ина́ сф'ӑ́ш' да гури́* [MS,t,55]; ~ *то́ги ла́мба̣та не́ го́рше;* **6.** 'благо воспаление на кожата' ~ *убра́ịсто ми го́ра̣т* (пр. од ветар) [ПК(Г)]; **7.** 'чувство на голема возбуда' ~ *гори, лудо, гори, тупарва ки гориш / кога ки ме видиш бела ем црвена* [ТГ,199]; **8.** 'прави некој да страда' ~ *ве́ли на хајду́тинот: "е̣ бра́тку, се́га да ти пи́там, ду́р кога́ са́кахти да го́рити сирома́шки ду́ша"* [V,PM,21].

**горика** adv 'на повисоко место, горе' ~ *хич некој не можа да гу види; праве отиде горика, флезе таму, дека сед'аши цар'увата керка* [V,PM,34].

**го́рин*** adj **1.** opp. на 'долен' (= поставен на високо, горе) ~ *ни́ӑ му-ви́кӑме кӑјма́к нӑ-ки́слуто мле́ко ко́га ки-ски́сне, го́рнио де́л, то́ː-ј не́гуфто ма́сло* [ПД.156]; ~ *да гу на́јда уж'е́н'а̣нту сӑс мума́та и да гу клад'е́ти на го́рнију ка́т, та́м да с'а̣ди́* [MS,t,17]; **2.** 'висок' ~ *хо́диш'и, хо́диш'и, ч'итири́јси ска́ли ути́ва е́н на го́рнију пала́т'* [MS,t,53]; **3.** 'богат, високо поставен во општествената хиерархија' ~ *шо ќидо́ː го́рин чуве́к, се́ уф-на́с би́ше* [ПК,II,319]; **4.** 'лош' ~ *и му каза́ си́чко, ка̣́к што́ трӑгна́л аф гими́ата сос го́рнии душма́нин* [V,PM,25]. Сп. изр. ~ *си-ка̣жа́а и го́рно и до́лно* (= се изнавредија) [ПК(Г)].

**го́ричка** f, dem. од 'гора' (= планинка) ~ *удде́ли на е́дна го́ричка и гу-зӑпӑли́ли тоː химе́но* [ПД,162].

**Горгово Мохче** n, top. 'место близу Арџанскиот Ѓол, на патот по кој се движеле карваните меѓу Солун и Гевгелија (Стојаково)' [ТГ,423].

**Горгоп** m, top. 'име на село јужно од Гевгелија накај Гуменџа' (во егејскиот дел) [ТГ,405].

**Горна мала** f, top., opp. на *долна* – многу чест назив за регија (*маало*, овде во ж. род – **мала**) во населените места во Долновардарско (веројатно и пошироко) ~ *арисах си мома, мале / јуд та Горна мала* [ТГ, 198].

**горна земја** f 'просторот на кој живеат луѓето и сите живи суштества'; opp. на *долна земја* (= пекол) ~ *сакам да ми изведиш на бела горна земја* [V, PM,136].

**горни кӑт** m **1.** 'подигнат дел од заедничката просторија за живеење каде што се поставува *трпезата* за јадење, кога е празник; пр. на *бӑдни вечер* откако ќе го "повикаат дедо Божиќ" на вечера, домаќинката ќе ја постави *софрата (трпезата)* на *горни кӑт*, ќе стави: леб, овошје, *маџун* (= редок џем од дудинки), *туршија* (= грозје што се чува во солена вода), малку *камбус* (= зелени патлиџани и сл.) [ТГ, 82]; **2.** 'место со подигнат патос, близу до огништето, таму спие домаќинот со семејството' [ТГ,83,286].

**го́рнио** m 'семоќниот, бог' ~ *го́рнио да му пла́те* (клетва = бог да му врати за лошото што го направи) [V,PM,25]; ~ *уд-го́рнио дӑ-на́јде* (со исто значење) [ПК(Г)].

**го́рница** f, bot. 'дива круша, дава ситни плодови што зреат во длабока есен – оскоруша' [СК,321]; ~ *те́рӑт нӑ-та́м, те́рӑт нӑ-ва́м, не́ма-гу сӑјби́ːта. Гле́а̣т едни́ кӑкӑра́ски кре́-*

*чăт там нă-неко· горница. "Нашо· сăјбиа ќ-еј-там?", сивел'ат* [ПК,II,229]; [ПК,II,4].

**горничка** f, bot., dem. од **горница** 'дива крушка' – дава многу ситни плодови и затоа (како симбол на родност), во Гевгелиско, денот пред Божиќ, рано наутро одат в планина да отсечат дрво *горничка* за *бăдник,* зашто таа дава најмногу плодови (со називот *бăдник* се означува не само празничната ноќ пред Божиќ, туку и дебелото дрво што се запалува ноќта пред Божиќ и се остава да гори цела ноќ) [ТГ, 82]; сп. и: **горнички** ~ *диви круши, ти· шо зăлегăт, есăнта шо здрăјувăт* [ПД,124].

**грло** n (или: **лошо грло**) 'сериозна болест на грлото (не се крајници), се вика и *дифтерија'* [ТГ,230].

**горопал*** adj 'сосем гол' ~ *порăчала хи, кога уторат сăндăците, да с'а сăблекат голи горопали сă мајкă си* [V,PM,286].

**гороцветка** f, bot. Adonis vernalis 'планинско цвеќе, гороцвет' [ПК,II,34].

**горска јарбица** f, zool. 'вид птица, еребица' (Perdix perdix) ; има два вида: *горскăта е шăрена, а полскăта сива* [ПД,126]; сп. Саќов: **горцка ербица** 'планинска птица, слична на еребица' [СК,321].

**горце** adv opp. на 'долу' (поставено на високо) ~ *кач-сă по-нă горце, д-има место и зă-мен* [ПК,II,34].

**гос || гост** m **1.** 'човек што дошол кај познати (или непознати – поретко) луѓе, на извесно време' ~ *на новјут гост Госпуд нова нафака да му даде!* (благослов, пожелување)[ТГ,184]; ~ *е, рăчел, то· чувек кинисал госте дăбăрке, а дă оде, горе пут-то· дăрвуто дă-виде колко пăри има* [ПД,153]; ~ *риче на сестра му; "е, сестро, ти гости доидеха много, дали слуга ки ни служиш или свеќа ки ни светиш"* [МС(В),97]; и: **гостин** ~ *и утиди гостину да си л'егни; ж'ината-му вили на манџ'о-ји: "тос тфоју аратлик млогу страмлиф, ич' ни јади"* [MS,t,37]; **2.**. изр.: **госте сме нă-веко (нă дујната)** (= животот е многу краток и бргу поминува) ~ *дă-глејме дă-сипумиме арно, шо ќ-ни-устане друго, госте сме нă-веко* [ПК, II,157]; **госте бăрке** (зн. 'често оди на гости').

**госка** f 'жена (девојка) што дошла во посета кај познати' ~ *на Костадинова мајка вели: "варај мајко, миличка бабо, дали ми сакаш тоа вечер на тебе госка да бида?"* [V,PM, 286].

**господар*** m **1.** 'богат човек, тој е господар на луѓето што работат на неговиот имот, односно што му се потчинети' ~ *му рекоа: "господар наш! Тој јунак, што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби"* [V,PM,73]; ~ *господарот виде от далеку неговите гимии, ги позна ... му вели на граматико му: "ој граматик мој, изл'аз да видиш, моите гимии дохождат!"* [V,PM.172]; **2.** 'при обраќање кон човек што има можности (материјални)' ~ *виде таму ониа, што беха писани, човециту, ги викна, им вели: "господари мои, виа, што длаговати на мој госпопдар ету толку гроша"* [V,PM,20]; ~ *сиромахот му вели на траговец-*

*ат: "еј гиди траго́вец, госпо-да́р мој" – му казу́ва бра́тувата му кӑ́шта* [V,PM,13];

**3.** 'обраќање со почит кон непознат човек (наместо господин)' ~ *чорбаџиата ... кона́к чини́ на чоба́нските кӑ́шти, гу ви́де момче́то да е млогу прокопса́ну, ги пита на чоба́ните...: "господа́ри, ва́шо и това́ д'а́те?"* [V,PM,146].

**господа́р'ув*** adj 'она што му припаѓа на господарот' ~ *зема́ диса́кот сос пари́те му, и сос тефте́рот оти́ди на господа́р'увата му кӑ́шта* [V,PM, 24]; ~ *излези́ сирома́хот от зла́тената гими́а и оти́де пра́ве на господа́ровата кӑ́шта* [V,PM,14].

**господарка** f 'жена на богат домаќин, односно жена што има богатство – во однос на оние што работат дома кај неа или на нејзиниот имот' ~ *им рече на падариту: "закӑлнети са за вашата господарка, аку ништу не ке да му чини на наш'ут господар, така ки ви оставам!"* [V,PM,45]; ~ *жифарџи́овата же́на, не́гова́та господа́рка, ста́на оти́де ду не́гу* [V,PM,27].

**господин*** m 'непознат (или малку познат) човек' – често се користи како форма за учтиво обраќање ~ *оти́де еди́н чове́к до не́гу и му вели́ ...: "от де́ка си господи́не, и по што́ ра́бота си доше́л ту́ка?"* [V, PM,8]; ~ *му вели на сиромахут: "ти са мол'а, господине, питај на брата ти, да не чини он некој ахмаклӑк, та зема нешту?"* [V,PM,39].

**господи́нуф*** adj 'божји, господов' ~ *по́кула́јно да поми́ни фо́ртомата уф-и́глата, ни́биле зинги́н'от на Господи́нова царшти́на* [MV,K,269]; ~ *е́ту господи́нова измика́рка азӑ́р сам, не́ка ми са чини́ кату́ тфо́јто ла́ф* [MV,K,316].

**господински** adj 'божји' ~ *и тој така послуша на жена му Еву и пристапна господинската порака* [V,PM.66]; ~ *има́ши еди́н мно́го богат чове́к; са́мо еди́н син има́л, и не́гу гу и да́л на скол'у́то, да са учи кни́га и господински пӑт* [V,PM. 108]. За последниов пример во Зборникот на Верковиќ (с. 533) среќаваме погрешно толкување (дадено од Ст. Романски): *господински* = господарски, што во односнава синтагма нема смисла. Потврда за ова е и следниов пример ~ *и така пепел'арув син сос мајчините му молитви и сос господинска помош киниса, отиде на чуздина да работи* [V,PM,48]; да објасниме дека изразот *пристапна господинската порака* зн.: "ја погазил божјата заповед".

**господ'уф*** adj 'божји' ~ *му вели: "виде, господине, господ'увата помош!"* [V,PM,38].

**Го́спут'** m 'според религиозното верување: натприродна сила којашто управува со сѐ на земјата и светот' ~ *то́ј му ка́зува: "хи́ч' ниш'та́м ш'то́гуди дру́гу, да м'а устáјити да сӑ пука́џам го́р'а ... и да сӑ пумо́л'а на Го́спут' "* [MS,t,23]; ~ *ја тӑкна ва́ркaта на ж'ина́та-му и вили́ : а́ку и́маш' пра́у, на пра́у да т'а зва́ди Го́спут'* [MS,t,68]; ~ *б'е́т му сӑ ви́д'а на ч'урбаџ'и́јата, ш'ту за ја в'е́ни ара́пч'ату мума́та и си вили́ сӑс умо́: "за гу пу́сна ара́пч'ату да гу брка Го́спут"* [MS,t,14]. Во употреба е и скратената форма **госпо**: *мувике го́спо: ти́, вике, слу́ши, ја́с вике ти најде́х друга́р дӑ-*

*живéјте, но вúке ќи-ви-кáжум адно: вúă уф-рáјо тóо дăрво шо-ј тáм, дă-нé јáјте уд-него* [ПК,II,237]; сп. пожелувања: **Госпуд да даде воја гудина бириќетут куту вода да тече** (= 'да биде годината родна) [ТГ,24]; **Госпут здраве и кăсмет да даде, уд лошо да на чуве** (= пожелување за добро здравје и среќа како дар од Бога) [ТГ,82]; **гулéм еј гóспо** 'фраземата ја изразува семоќноста на Бога' ~ *ми-прáвиш лóшо, ама гулéм еј гóспо, димéк ќи-тă-кáзне, длăга мо-ј-рăкта* [ПК,II,158]; vok. ~ *госпуди Боже и Свита Трујца, никој кăсмет да пувелиш... дечка да си ранум, виргија да плашќум* [ТГ,306].

**гóсте** (и: **гости**)* (im)pf 'чести, слави со богато јадење (и пиење)' ~ *нą св. Атанáс ... уф Стујáкăво гóстаа, прáваа курбáн двáјсăт-трúјсăт кýќи* [ИГ,118]; ~ *и така ги вăрна и ги прави тешка свадба и ги гости цел месец и напкун ги пушти на града Будима* [МС (В),96].

**гостени** n (< гостење = гоштавка = прием со богато јадење и пиење) ~ *остана таму, не флезе аф селоту; таму му носеха сичку за гостени, и млозина имаши, хизмет што чинаха на гозбата* [V,РМ,36]; и: **гостéјне** ~ *и такá свăршýвăт и гостéјнăто кăј нýнкото*. Има и др. примери со присуство на гл. именки од перфективни глаголи, за ова в. во граматичкиот дел.

**готви** (и: **гóтве**)* **1.** 'прави јадење (со варење, печење на прехранбени продукти)' ~ *кăрпáчинот излезé от тáмука и отúде на домá му, закарá шираагáнот да гóтви женáта му рúбата* [V,РМ,17]; ~ *ја најде на слăнцето мајка му, дека готвјаши, ја речи* [V,РМ,199]; ~ *и га вели: "марú жéну, тајá рúба га земáх динéска за едúн грóш. Гóтви динéска от нéа мăра да идáт мáлкате"* [V, РМ,17]; **2.** 'планира' ~ *големата мома а готвил за гулемјут брат, средната за средн'ут, а малечката за него* [V, РМ,271]; **3.** 'прави (да биде готова, sида)' ~ *таа кăштта ка· гутóвахме, уддéме ус-Мúо, ус-сúн-ми зă-кирмúди* [ПК,II, 239]; **4.** – **(сă)** 'се спрема, се приготвува' ~ *сă-гóтвăхме зă-свáдба* [ПК(Г)].

**готвиш** m 'готвење (правење јадење)' ~ *ја стори теслим на даскалите армасницата му, да припорăнче да ја науч'ат сичко – от готвиш, от шиини, от врева, – штото от солунчинате да биде по-разумитна* [V,РМ,36].

**гóтоф** (и: **гутóв*** adj **1.** 'направен' ~ *дошле брат'ата му, нашле вичерата готова* [V,РМ, 271]; ~ *смăрчóк-челебú, кá се најáл от готóвата гóзба* [ШГ,IV,338]; **2.** 'спремен' ~ *ги з'éвам хумóтиту, ја з'éвам кр'ăпката, гу з'éвам и круснóту, субúрам и масýр'ą да-сă (дасă* - во текстот*) гóтуф* [MS,t,7]; сп. уште: ~ *и при маглáта úмаш'и грóмуве наготвéни* [ВС(Д),81]; **3.** 'приготвен за тргнување' ~ *нă-врáтта чýк, чýк, кóлко шó фăтúх зăкл'учáркăта, тóă гутóф бúл* [ПД,173]; ~ *нé сум гутóва, áк сáкиш чéк ме* [ПК(Г)]; **4.** 'договорен' ~ *и тáм, на-нозú сéло, úмаш'а адна мóма млóго гúздава. И б'éше гóтова момá-*

*та да-са го́ди (за-едно́ мо́мче)* [ВС(Д),80]; **5.** 'создаден, оформен' ~ *фл'а́зи ...за да сӑ скри́ј; ж'ина́та-ми би́ш'и дити́н'а и ут стра́ха сӑ удби́; гу загуби́х го́туву ма́лку* [MS,t, 57]; **6.** fig. 'со завршен животен пат' ~ *гуто́ф-еј* (= нема уште многу време да живее) [ПК(Г)].

**го̥то̥ја́дник** m 'машка пчела што не работи, трут' [ВС(Д),72].

**Го́це** m 'м. л. име од Кукушко, Гевгелиско' ~ *как да не сме нажале́ни, нажале́ни, расплака́ни /... вче́ра ве́чер чу́до ста́на, Го́це Де́лчов уби́т па́дна* [ПК,II,235]; ~ *на госте да јоде јуф негуф кштеник / јуф негуф кштеник дајлан Гоце* [ТГ,176].

**гоштава** impf 'дочекува гости со многу јадење и пиење' ~ *тој за везми друга мајка и за акалеса гости да гоштава* [V,PM,205].

**Гошувчуве** pl 'фамилијарно име во Богданци' [ТГ,62].

**гра́би** (и: **гра́бе**)* impf **1.** 'зема на брзина, грабнува' ~ *гле́диш (са́киш) са́мо дӑ-гра́биш;* **2.** 'зема насилно, краде' ~ *доано идиши ката ден ги грабиши пилц'ата* [V, PM,105]; **3.** 'црпи вода, пр. од извор' ~ *гра́б'ам во́да ут виро́.* Сп. **гра́мнува** [MS,s,32].

**грабна́к*** m 'долгата коска од грбот на кокошка' ~ *ако је криф грабна́ка на варе́на коко́шка кӑм л'а́во, пока́зва чи и́ма д'аул фаф кӑшти* [ВС(Д),85].

**грабне** (и: **грабни**)* pf **1.** 'земе нешто одеднаш, со брзи движења на рацете' ~ *фатиха да ми ги требат, и как ги виде сестра ми от селото и ка грабна един ужег, дојде тӑрчаки до там* [МС(В), 76]; ~ *на две цангали гу пристигна ламиниот бӑрзоходеца и кату тихни ветир му грабна капата* [V, PM,46]; **2.** 'земе насилно, против волјата на присутните' ~ *ка́ ки-испа́дне ца́рскӑта мо́ма о́рӑл'то ки сто́т нӑ-кӑштта, ка́· гра́бнӑт, ка́· до́нцӑт* [ПД, 154]; ~ *дојде доанот, гу грабна врапчинчету и побегна. Пак тој отиде на цар'ут, му вели: "цар'у, и тојнака гу најде от доано"* [V,PM,209]; **3.** 'со брзи движења се доближи до друга личност (за да се гушнат или за да се тепаат)' ~ *и вел'ајки тија лафа, сӑ грабнеха, сӑ бацаха, сӑ миловиха, сӑ гушнаха* [МС(В),94]; ~ *ка́ са̥-гра̥бна́а це́л де́н, ни то́о па́ди́не, ни то́о* [ПК(Г)]; **4.** изр.: **гӑрбна́ ко́кӑло** (се кажува за некој што се здобил со можности или средства, односно фатил убава работа) [ПК,II,158].

**грава́та** f 'врска, се носи околу вратот, под јаката на кошулата' [BS,63]; [MS,t,43].

**град** (и: **грат**) m 'замрзнати дождовни капки кои што паѓаат (од небото) како зрна (само летно време)' ~ *пади́на* (= врне) *гра́т* [ДС(Ч)]; ~ *Утпре́т сне́к вӑрне, утза́ди гра́т вӑрне* – загатка (одговор: кога се стивасува памукот доаѓа напред, а семето паѓа назад ' [ИГ, 122]; ~ *град да те скӑлке* (=... удри, столчи) – клетва [ТГ,320].

**граде** (и: **гради́**) impf **1.**'прави ограда, заградува' ~ *на друм си седе, градинка граде / ој леле, лелим цанум дивојче* [ТГ, 198]; [MS,s,32];

**2.** 'ѕида, прави градба (кула, куќа и сл.)' ~ *хил'ада маст-ора градет једнă царскă кулă, и днеска колко наградет, јаз вечарта ход'а и јă убăрем* [V,PM,281].

**граде́н*** adj 'со ограда одделен' ~ *бе́ше грăде́но грăцко сус буг-а́рцко* [КЕ,282].

**грąде́ш** m 'ограда на двор, трло и сл.' ~ *зąгра́дино ус-тăрне* [ПК, II,34]; и: **гра́дęш'** **1.** 'вид ог-рада'; **2.** 'воопшто градба' [ВС (Д),68]; **3.** **гра́диш** 'материјал (обично дрвен) за градење' [ДК,270].

**гради́на** f 'место засадено со зеле-нчук, цвеќе и (или) овошни дрвја' [MS,s,32]; ~ *мо́ма стo̕је јов гради́на / в рăци дăрже јогледа́ло седефли́а* [ИГ,107]; сп. ~ *уф-градини ал-шибој / Илија и Шинка един бој* (од народна песна) [ТГ,142].

**градинка** dem. од 'градина' ~ *крај Морава градинка / крај Мора-ва јуф градинка Русимка* [ТГ, 206]; ~ *ка си дујде, Трено, ду градинка / си застана, Трено, са замисли* [ТГ,172]; ~ *на др-ум си седе, градинка граде / ој леле, лелим џанум дивојче* [ТГ,198].

**градја́н** (и: **граждан**, **граѓанин**) m 'жител на град, граѓанин' ~ *ка слушá X... ца́рот си пут-рисé, и си́ти градја́ни су не́гу* [MV,K,305]; ~ *царјут, кату чул оти иде, излезел вонка од градут, да га пречеке сус сич-ките гулемци и безброј гражд-ане* [ШГ,V,424]; ~ *напкун ка ги пуштиха писмата солунски-те граѓани сă качиха на со-лунската тумба* [КС(В),97]; ~ *напкун испаднали солунските граѓани на Бехчинар и се чуд-ат што да го чинат* [МС(В), 97].

**гра́до** n 'направа за покажување на телесната температура (кај болните) – термометар' [СК, 321].

**Градушка** f, top. 'име на место во Гевгелиско' [ТГ,444]. Сп. *град-ушка* || *град* 'капки дожд, замрзнати (во облаците) и ка-ко зрна паѓаат на земјата'.

**гра́јнца** f **1.** 'тесен долг простор, појас што одделува две држа-ви' ~ *ни́ă о́јме зă-Гăрција, ми́слиме о́ти па́к е ту́рцко, ќи-не́ма гра́јнца* [ПК,II,220]; **2.** 'замислена линија што го дели реонот меѓу две села' ~ *Га́лик мина́више прăз-на́што по́ле, о́ј-ше Але́ксуво, о́н би́ше гра́ница* [ПК,II,216]. Случај на бе-зпредлошка употреба на до-датокот за место *(о́јше Але́кс-уво);* **3.** fig. 'критична точка од каде не може да се оди ната-му' ~ *биз ме́ра пи́јше, не́мше гра́ница, зăто́: и с-јумре́* [ПК (Г)].

**гра́мат*** m 'буква' ~ *м'ą науч'и́ п'е́т', ш'е́с гра́мати да зна́м ко́лку за да ж'иво́вам* [MS, t,87].

**грамати́к** m 'писар, секретар' ~ *оти́де на магази́ите, му ве́ли на грамати́ко му: "о́ј грама-ти́к мо́ј, и́зл'аз да ви́диш, мо́-ите гими́и"* [V,PM,14]; ~ *ути́-ди ж'ина́та у идно́ с'е́лу да брăка ра́бута; ја з'е́ иди́н ки-хаја́ (ч'е́линга́та) за графе́а, за грамати́к* [MS,t,68]; ~ *му рек-о́ха на грамати́кот: "ба, госп-оди́не, не тре́бу́ваши ти́нака да дойдиш на на́с, ни́а са́-кахми да до́јдими"* [V,PM,20].

**гра́мнува** (и: **грабну́а**) impf **1.** 'зема (фаќа) нешто на брзина' ~ *гра́мнува ца́р'у иди́н камиш'и́к на гул'а́мит'ą з'е́нт'уфци: "до́л бре́ ќа́рати у кукуш'ка́рнику в'ä прил'а́га ва́м!"* [MS,t,37]; **2.**

'насилно зема, краде' ~ *и вă-лкут грабнýа óфцити, и разди-лýва сăти óфцити* [MV,K, 311]; **3.** 'се налутува, почнува да тепа' ~ *напóсл'ат имáш'и инá ж'éна дитúн'а, ут стрáха сă удбúва и т'á; каздúсува ман'-џ'ó-и, гу грáмнува и тóј* [MS,t,56]; **4.** 'започнува' ~ *грá-мнувам да б'ăгам* (= почнувам да бегам, трчам); ~ *гу грá-мнува да гу гóни.* (= почнува да го гони) [MS,s,12]; **5.** – **(сă)** 'се упатува' (fig.) ~ *фáти да купáј ахýр'у, гу скýмнува вудúлуту и сă грáмнува, утúва и кóн'у* [MS,t,61]; в. **грабне**.

**грáн** m 'вејка, гранка' [ВС(Д),72]; ~ *нă-бýупта ú-турýваа ут-цăр-нúчка грáнуве дă-завúе* [ПК, II,34]; в. **грáнка.**

**граниче*** impf 'допира регионално' ~ *гóре Штéмница, Рáмна, бúă кумшúи, Алéксуво, ус-тúă грă-нúчаxме* [ПК,II,216].

**грáнка** f, bot. 'страничен израсток, вејка од дрво' [СК,321]; [ИГ, 124]; ~ *дујдýве ду тăрáк – тúă сă нăрéдăни прăчки кој-шо зăдăржувăт дă-нé флéзе уф-бýкăта ѓýбре, грáнки* [ПД, 171]; ~ *ка се вије, ка се крше / куту гранка миндалова* [ТГ, 177]; ~ *чим пурáсне гулéма гă-нăрéдăт нă-гулéми óдăре и гă-рáнăт гулéми грáнки* (станува збор за свилена буба) [ПК, II,215]; в. **грáн**.

**грáнкичка*** f, dem. од гранка ~ *пóчнăт дă-пурáснăт, ќи-м-дá-виш лúста, грáнкички, лúста мăлéнки, лăстáре ут цăрнúчки* (станува збор за одгледување на свилената буба) [ПК,II,216].

**грáор** m, bot. Lathurus 'зрнесто растение, го има во житата, дава ситни зрнца' [ДС(Ч)].

**грапа** f 'гроздова ракија' – за разлика од *аласонлијата* (во која се додава *аласон* за да добие ракијата вкус на *мастика*), ракијата *грапа* е чиста, без додавки [ТГ,355].

**грасница** f 'грст, шепа' [ВС(Д), 67].

**грáт** (и: **грáд**) m **1.**'урбана населба со развиено занаетчиство, трговија, администрација и индустрија (во поново време)' ~ *нé мóжи да си скрúи грáдут шо и узгóри уф плáнина* [MV, K,310]; ~ *флéве уф адин грáт, устáăве кóјнут ... уф áнут, испáжѓе уф грáдут, флéве уф адúн дукáн (бирбéрин) да сă брúче* [ИГ,113]; **2.** 'граѓанство, жители на одреден град' ~ *са причý на сúчкиот грáт вéки, ча е дошéл такóс едúн тра-гóвец* [V,PM,15]; **3.** изр. **грáт грáде зă-нéго** (= многу високо го цени, се жртвува за него) [ПК,II,157].

**гратн'áлник** m 'горниот дел на дишните органи, грклан'; сп. **грáцман** [MS,t,43].

**грáтче** n, dem. **град** ~ *ас о-глéдум Кýкуш, дéка-ј, ама пá пúтум, уш нé знам, де. "А, тóă грáт-че-ј Кýкуш. Изгóрăно, сáмо пипилúште-ј, нéма грáт, нéма нúшто* [ПД,172].

**графéа** m 'писар' ~ *утúди ж'и-нáта у идно с'éлу да брăка рáбута; ја з'é идúн кихајá (ч'éлингáта) за графéа, за гра-матúк* [MS,t,68].

**грацмáн** m **1.** 'грклан'; **2.** 'адамово јаболко'; сп. **гратн'áлник** [MS,s,32].

**грáчи** impf 'кога страчка односно гавран пушта глас' ~ *гарагá-шка áко грáчи, скóро гóсти ста дóјдăт* [ВС(Д),85]; ~ *гáвр-ани ако грáчат, смăрт ста úма фаф селóто* [ВС (Д),83] – примери за народни верувања.

**гр'ắị*** (и: **грée**) impf **1.** 'испушта светлост, свети небесно тело (сонце, месечина) ' ~ *у ваши дóри двé слăнцá грéјăт* [ВС(Д), 84]; ~ *свéтеш'а конáка катуслăнце, когá грée от-н'áкаде фаф-нéгу* [ВС(Д),80]; ~ *кога гледе млади Стујан / јуф кулиби огин горе / огин горе слăнце греје* [ТГ,203];
~ *гр'ắị слăнциту* [MS,s,32]; **2.** – **(сă)** 'се затоплува од температурата на оган, сонце и сл.' ~ *јас за пóја тáм на стр'ắш'та úма идúн вóгни да в'éна инá глáвн'а да за дóјда да стăкними вóгни да сă гр'ắјми* [MS,t,23].

**гр'ắх** (и: **грех**) m 'направен чин неприфатлив за религијата, но и јавниот морал' ~ *Гóспот' бúш'и тóс, гр'ắх стóрихми, ш'ту дóхми тýк* [MS,t,23]; ~ *и пнивмáтику сă ч'ýди, ш'тó канóн да му дад'é, н'éгувúт'ạ гр'ắхуви бис кандáр' бúха* [MS, t,43]; ~ *кóј ут вáс нéма грéх, тóа нéка фăрли кáмин нáпри нạврắс нéа* [MV,K,316]; **2.** 'жал' ~ *грéх мé-ј, гúби ќи-вúị̑ш тú дéк сă-нáјше* (= жал ми е, инаку ќе ти покажев јас тебе) [ПК,II,34]; **3.**изр.: **грéо нé си дáве** (зн. 'многу е скржав, бéги ут-тạквú' [ПК, II,157]; **ти да ми úмаш гр'ạхó** (= ти си виновен за мојата мака) [MS,s,32]; со слично значење **грéо ти на дýша** ~ *мéн нéм дă мă-бăрќте уф-тáа рăспрăвúа, áс нé бих ус-вáска, грéо ви нă-дýша áк сáкте ус мéн дă-с-испéрте* (= вие ќе имате грев ако вината ми ја префрлате мене) [ПК,II,157].

**гр'ạхóва (сă)** impf 'прави гревови, станува грешен' ~ *и такá утúди Ифтúму у гурáта с'éтн'ạ да ни гл'éда хúч' л'ýди за да сă ни гр'ạхóва* [MS,t,44].

**гр'ạхувúт** adj 'тој што сторил гревови, грешен' ~ *сфитú Ифтúм'ус б'ắш'и млóгу гр'ạхувúт, утúди на пнивматúку, да сă кш'имулугúса* [MS,t, 43].

**гр'éбин'*** (|| **грéбẹн'** || **грéбен**) m **1.** 'направа што се користи при ткаењето со разбој' ~ *с'ắ úш'тими да гу уд'ắними плáтнуту, з'éвами нúтиту и грúбин'ó* [MS,t,7]; **2.** 'израсток на главата на петел, во форма на гребен (= кикиришка)' [ВС (Д),72]; ~ *гр'éбин' на пинт'éлут* || **калпáк** [MS,s,33]; (и: **креска**) [ДС(Ч)]; **3.** 'направа за лична хигиена, за чешлање на косата' ~ *ми сăскăршú грéбинут* [ПК(М)].

**грéбине** pl.tt. 'домашна направа (со многу заби) за влачење волна' ~ *зимáли адúн брúч, еднó јáјце и грéбине* [ПК,II,227]; сп. **гр'éбинци.**

**гр'éбинци** pl.tt. 'примитивна направа со запци за влачење волна' ~ *чувéк шó влáче вắлна (бубáјќ) ус-грéбинци или пак уфвлăчáрница* [ПК,II,31]; и: **дарáк** [MS,t,43] [СК,321]; сп. **грéбине.**

**грéде (си)** impf 'доаѓа, се враќа' ~ *ину дăулцúа су-тó дáулут дýмбăл шу-дýмбăл тáму, кăсфăршăл, си-грéде* [ДК,142[; ~ *áко мóже дă-зéва и óн рисјáнцка вéра и дă-мóже дă-си-óде нă-гóсти, и дă-му грéдăт гóсти;...* ~ *уд-нóгу вóда шу-гридéла... зăфăтúле дă-прáвăт кýјќи нăкăј плăнúнăта* [ДК,153].

**грéздạф*** **1.** adj 'тој што има болно грло и зборува со тешкотии, засипнат' ~ *з-éјн Вилúдăн пóпо сă-пугришúл, правú тáм слýжбăта, ама грéздăф* [ПК,

II,242]; ~ *чувéк мóш дă-зąг-рăздавée ут-пéјне и ут-стýт... гăрлуто мó-ј грéздąво* [ПК,II, 35]; **2.** adv ~ *то· уд-нóго пéјне, уд-настúнка грéздăво гувóре* [ПК,II,242].

**греịн** adj 'беден, жален, слаб' ~ *ох, а ми нија, достум Стано мори / куту грејни пилци* [ТГ, 338]; ~ *твојте деца грејни пилци / грејни пилци бис сидело* [ТГ,264]; ~ *Ванѓелина атрųијка, атр не скршуве / си извика она, грејна, една лепа песна* [ТГ,40]; сп. **грéхин'** 'несреќен' ~ *грéхин' Вáно – му умрéла жéнта* [СК,321]; ~ *грé-хн'оо, си-уддé уд-вéкут* (= сиромавиот, си умре) [ПК,II,35].

**грéјно** adv 'жалосно, тажно (гледа)' [ТГ,33]; [ИГ,124]; ~ *тиă шó сă вăрнáа уд вујнáта грéј-но бише дă-ј глéдиш* [ПК(Г)].

**гр'éнд'ą** (и: **греда**) f **1.** 'големо, дебело дрво, долго повеќе метри, се употребува (вградува) во дрвената конструкција на куќите' ~ *т'éс Ифтúм'увú-т'ą глáвн'ą стáнаха млóгу рá-вни дрăвé, стáнаха диб'éли, с'é за гр'éнди* [MS,t,44]; ~ *"јáз за сă уб'ăса! дукар'ăти инá хóр-тума гóр'ą!"... ја фăрл'а на гр-индáта, ја врăзува* [MS,t,30]; **2.** 'округло дрво, дел од разбојот' [MS,s,33].

**грендú** pl.tt. 'предниот дел на телото, меѓу главата и стомакот – гради' ~ *момáта úмаши месичúна на чéлото и звјáзди-те на грендú* [V, РМ,141]; и: **гр'éнд'ą**, **грăнди** (чл. *грăндú-т'ą*); **грди** ~ *да са чинат сусамито | дур ду грди, дур ду грди* (во гевгелискиот говор вокалното *р̥* има двофонемска вредност: *ă+р*, односно *р+ă*, но бидејќи се работи за ексцерпција од етнографски трxуд, во кој записите не се фонетски, се јавува формата **гр-ди;** сп. **ѓус** [MS,s,33].

**грéф** m 'истовремено (договорено) прекинување работа на група работници со цел за промени на нивниот статус – штрајк' (?) [СК,321].

**греховúтин*** adj 'грешен, со гр-еови' ~ *мóјти приказни тýка на вá рóда бирбатлúа и грехо-вúтна* [MV,K,280]; сп. **грéш-ин.**

**грéши** (и: **грéше**) impf **1.**'прави нешто погрешно, како што не треба да биде' ~ *и уд мене нек ти е прустено... ако си ми гришил* [ТГ,285]; ~ *на сиромаут му тикнало, рекăл: "е Господи! Грешиме! Ваа нива е на малечкото дете"* [V,PM, 267]; **2.** 'погрешно оценува нешто'~ *јаз го гриших тој, што трăгна ножот; бегот, гу налегна, гу тупа, тупа* (= погрешно упатил на несоодветно лице) [МС(В),74]; ~ *ú гришúх кл'ýчуфто* (= го зел несоодветниот клуч) [ПК(Г)]; **3.** 'прави постапка што не е прифатлива за религијата, односно за јавниот морал – прави грев' ~ *óди си, и ут сéга нá-ка да не си грéшиш* [MV, K,317]; ~ *и уд мене нек ти е прустено... ако си ми гришил* [ТГ,285]; ~ *áку ти грéши бр-áт ти на тéб, óди си, и кáрај гу мигу вас* [MV,K,262];

**3.** – **(се)** 'се случува нешто недобро (пр. болеста се развива во несакан правец)' ~ *они му ричеа; "ништо ки се греше, така дубиток или друго ништо сé на Трајко клавами"* (= ако се разболи добиток, или човек ги носеле кај Трајко да помогне) [МС(В), 87]; споменатиов глагол (*гре-*

*ше)* во Долновардарско се среќава и во примери кога дејството се однесува на предмет (лице): *ѓавуло му-веле нă-деуто госпо: "то: чувек јас ки-гу-грешум"* (= ќе направам да згреши) – *"добро, дă-видăме дал' ки-мојш дă-гу-грешиш"* [ПД, 143]; во Гевгелиско се забележани интересни примери: ~ *си гу плачум живото; ~ гу умреле нă-дефут.*

**грешин** adj **1.**'тој што има сторено греови' ~ *и велиши: Господи, прости ми на грешин човек* [MV,K,280]; ~ *сити си л'утиа, и велеа: оти на грешин човек му утишăл да јади* [MV,K,280]; **2.** 'не тој што треба, туку некој друг (погрешен)' ~ *има да си придади на грешни л'уди уф рăцити* [MV,K,334]; сп. **греховитин.**

**грешка** f 'нешто направено недобро, непромислено, неморално' ~ *е, е, рăчел, она-ј млада и ти си-млат, пă аку тă-видела, тă-видела, нема грешка нă-то:* [ПД,146] ; ~ *родăн 1906 гудина, ама пишин сум, мă-пишали пу-грешка, мă-пишали Гогув Милан* [ПК,II,261].

**грибачка** f 'земјоделска алатка за собирање сено, гребло' [ДК, 104].

**грибе** impf **1.** 'извaѓа, црпи' (течност, брашно и сл. обично од дното); **2.** 'длаби, продлабочува' (отвор во снег, мека земја и сл.) [MS,s,33]; во серско-драмската регија: **грęбе** 'зема вода со сад, црпе' [ВС (Д),74].

**грива** f 'долги влакна на темето и по вратот на коњ' ~ *ка је задримала та млада нивеста / ду којна ду грива, ду девир ду рамо* [ТГ,171].

**гривна** f 'големиот зглоб над дланката' ~ *шакта дек сă-вăрте, тoo место сă-вике гривна (?) Ного мă-бол'ат гривните ут-копăнто.* Со исто значење во друг пункт: **колба** ~ *нą колбата сј-аа нăвинах рăкта* [ПК,II, 35].

**грижа** f 'неспокојство, мисла за нешто мачно, непријатно' ~ *ти кладеја, моме, мрежа на јочите / мрежа на јочите, грижа на срцето* [ТГ,179]; ~ *тојнака му вели: "виа идити, ви са мол'а, да ми докарати парите, што длăговати, и за онова грижа немој имати!"* [V, PM,20].

**гриже (се)*** impf 'се беспокојува' ~ *им вел'ум ним сă-грижејте, не сă-мăлечки, ќи-с-дојдăт* [ПК(Г)].

**гриж'ници** pl.tt. 'вид гаќи' [ВС(Д),68]; (веројатно 'панталони' – сп. **грис** 'волнен дебел штоф; горна овчарска облека против дожд') [MS,s,33].

**гризе** impf 'откинува со заби, јаде со ситни каснувања' ~ *пąсел, пąсел, о-дунесуве дома, па грăц, грăц, вăгл'ąне гризе* [ПК, II,232]. Според М. Малецки овој глагол има во Солунско потесно, специјализирано значење: 'кине, гризе но само од силна болка' (?) [MS,s,33].

**гримна*** f 'украс (златен или сребрен) што го носат жените на рацете' ~ *когăг си лафе зă-ниѓав сакăм да речăм на вија работи: на дубли, мамудии, флурини, пиндолиро, златни кăрфици, златни гримни* [УЕ, 12].

**грип** m 'мрежа за ловење риби, долга околу 200-300 аршини, а широка 4-5 метри. И на едниот и на другиот крај на грипот се вплетува по една

подебела мотка, долга колку што изнесува ширината на грипот. На ќошињата има врзано јажиња за влечење. На грипот се разликува горна и долна страна, т.е. онаа што е свртена кон дното и на која се придодадени *куршуми (олово)*, а на горната страна, онаа што плива на површината има врзано *лејки*, што го држат *грипот* за да не пропадне поради тежината на долната страна. И така мрежата стои распната и со јажињата врзани за ќошињата се влече кон брегот. При влечењето рибите се фаќаат и остануваат во *грипот*, којшто го влечат кон обалата. Со еден грип можат да се фатат по 50-100 ока риби. Со *грипот* ловат во езерата (*Дојранско, Арџанско*), во *Солунскиот Залив* и во *Кара-Азмакут* (оттаму истекува *Енице-Вардарското Езеро* во Солунскиот Залив [ТГ,395]; [BS,63]; ~ *фăрлéјти на дéсната стрáна уф кайкут грúпот да ки нáјдите* [MV,K,337].

**грипч'úја** m 'рибар што лови риби со мрежата **грúп**' [MS,s,33].

**грúс** m 'волнен дебел штоф; горна овчарска облека против дожд направена од *грис*' [MS,s,33] ~ *абаџúји прудáваха грúзуви* (=... продаваа платно) [MS,s,1]; во Серско: **грис** 'густо ткаено платно' [ДС(Ч)] и **гриш'** 'дебел штоф, дома ткаен, клашни' [ВС(Д),68].

**грúфка** impf 'кога свињата пушта глас, гровта' [КЕ,264].

**гришуван*** adj 'со многу греови, грешен' ~ *ваја душа неје толко гришувана* [ТГ,284]; сп. **греховúтин** односно **грéшин**.

**гргуте** impf 'дејството и шумот при испирање на уста, грло' [ТГ,126].

**грóб*** m 'длабока јама во која има погребан човек' ~ *дујдé Марúа Магдалéна и дрýгата Марúа, а глéдаа грóбут* [MV, K,289]; ~ *и как испаднáле вјáсни, бигáле ут грóбут* [V, PM,127]; ~ *кăрпáчинот отговорú: "... Хем тúнака áку úмаш парú, когá ки ýмриш, далú ки ги зéмиш аф грóбо ти?"* [V,PM,17].

**гробишче*** n 'место каде што ги закопуваат мртвите' ~ *направил си един остăр кăрлиг па га закачил на мајка му сос крилиго за носо и сос голем дим и прах га влечел на гробишчето* [ШК,V,419].

**гроздак** (и: **груздáк**) m **1.** 'кичер од грозје' ~ *сос един гроздак да најадиш фрет аскерјут* [V,PM,79]; ~ *лóјсто шо рудú вáа гудúна адни груздáци кулкáдно мáче* [ПК,II,34]; [СК, 322]; сп. пожелување: *колко листе – толко груздаци* [ТГ, 333]; **2.** 'клас од пченка' [ТГ, 347].

**грóзде** n 'плод од лоза, грозје' ~ *áк те лúче за младúна, лúце / ќи те рáнам, лúце / цăрвéн шикéр, сýхо грóзде* [ИГ,107]; ~ *цăрно мéче на чикóрче клéче* – загатка (= корен од лоза со грозд, грозје) [ИГ,121]; ~ *грозде да дават сус туваре / да си варме слатук пикмес / да си варме блага каша* [ТГ, 435]; и: **грóзди** 'грозд, кичер' ~ *и тјáнака земá еднó грóзди да јáди* [V,PM,133].

**грóздици** n (dem.) 'грозјенце' ~ *и нáз гудúна сăфт'é сăфт'é за дад'é пóмрăва грóздици и такá на дрýгата гудúна за дад'é млóгу грóзди* [MS,t,4].

**Гроздо** f 'женско лично име во Солунско' ~ *името на синот беше Георги, на пасинук – Мел'у, на керката Гроздо, ама как са жени, жената га викаха Крал-Кол'увица* [K,BC, 72]; ~ *напкун как сиднахми там с попот, мухабет, лаф, – ја ти Гроздо с децата* [MC (B),80]. Финалното *-о* кај лично име од ж. род (*Гроздо*) претставува уште една потврда за тоа дека категоријата род во долновардарските говори не функционира доследно.

**гро́зна** adj (m, f) 'грд, неубав' [MS,t,4]; 'побудува ужас' (во Солунско формата за женскиот го покрива и машкиот род – уште една потврда дека граматичката категорија род во долновардарските говори не функционира) [MS,s,33], но во др. региии: **гро́зaн** (и: **гро́зен**) 'неубав' (најчесто во лицето) [ЛС(К)]; ~ *се́тника момáта гу не зе́ма за мǎж, ч'а бе́ши мло́гу гро́зен* [V,PM,29].

**грозност** f 'грубост' (= непријатен глас) ~ *владиката излезе пак прет сиромаху и му вели така сос грозност: "господине, да ми кажиш право, колку карагроша зема!"* [V,PM,39].

**гром*** m 'празнење на елекрицитет од атмосферата' ~ *и при маглáта и́маш'а гро́муве наго́твени, и кугá излéзеше от пештéрéта и погǎрмјаваш'а сас маглáта* [V,PM,259].

**гро́н** m 'скап свилен дебел материјал за женски сукни' [CK, 322].

**гро́фла** f 'мрзлива, трома нечиста жена' ~ *гро́фла-ј таа шо гǎ-мǎрзе дǎ-стáне; гро́фла, ка ќи-гро́фне и нé станýве* [ПК, II,241]; ~ *нéкаа шó а-мǎрзе д-óде а нé-пǎ дǎ-рǎбóте; сǎрǎстǎртúла кут нéкаа гро́фла* [ПК(Г)].

**гро́фне** pf 'заседне некаде' ~ *гро́фла-ј таа шо гǎ-мǎрзе дǎстáне; гро́фла, ка ќи-гро́фне и нé станýве* [ПК,II,241].

**гро́фта** impf 'кога свињата пушта глас, грти' [BC(Д),74].

**гро́ш** m **1.**'ситна турска монета' ~ *рибáринот му отговорú на сиромáхот и му вéли: "сáкаш ли да га зéмиш, дáј едúн грóш, зéмај га!"* [V,PM,17]; ~ *и тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му и трǎгнал да иди по пубратимиту му* [V,PM,33]; **2.** 'симбол за мала вредност' ~ *ни гро́ш не му дáвум, ак сáке нек сǎ-рǎздéре* [ПК(Г)]. Во реченицата: ~ *и си пазарисá су аргáтити на дéнут пу две гро́ши* [MV,K,315] имаме множинската форма *гроши* со зачуван архаизам – употреба на мн. наставка *-и* кај еднослож-ни именки [MV,K,315]. За ова в. поопширно во граматички дел.

**груб*** adj 'неубав, грозен' ~ *и друзи ми дават с ного руба момi / а имале руби, кога ми се груби* [ТГ,200].

**грубе** impf 'станува неубав, груб' ~ *фати се, Бојо, на оро / орото грубе биз тебе* [ТГ,369].

**груби́шта** f 'простор во кој ги закопуваат мртовците' ~ *си утиде ду то стадо /... да гу пасе пукрај село / пукрај цркви и грубишта* [ТГ,202]; и: **гурбишта** ~ *ако вúдǎт дéка дéјто ки ýмре, тóгај ки гу кǎрстат за да мóжǎт да гу зǎкóпǎт на гурбúштта* [УЕ,29]; и: **гробишче** n ~ *направил си адин остǎр кǎрлиг па га закачил на мајка му сос крлиго за носо и сос голем дим и прах га вле-*

*чел на гробишчето* [ШК,V, 419].

**грубѝшта** pl од **гроб** ~ *уднáдруф имáло двé-трѝјсет грубѝшта... жéнта áнди дă-пумóгне нă-мé-не, пумóгна нă-тó приăтéл'ут* [ДК,127].

**грубутија** f 'збор за навредување – грубост, грдост, овде употребен не со вистинското значење, т.е. против урок' ~ *бре́, бре́, бре́, ки се каже дека е! И оти бил јунак, па знајал да плаќе. Ох, ох! Грубутија нијадна!* – се кажува на мало дете кога го крштеваат и кога плаче [ТГ,116].

**грубутѝште** n 'збор за навредување, грдотија' ~ *зéл адна жéна, алѝс грубутѝште* [ПК(Г)]; сп. **грубутија.**

**гру́да** f 'парче компактна тврда земја' ~ *нѝвта ти е гру́да дугру́да* [СК,322]; ~ *рало си стоје / него гу нема / кога да видам, мале / гу путиснала, мале / гулема груда* [ТГ,142]; ~ *гулéми пăрчѝна зéмна: кá ќи-кóпме вáадăн, нѝфта-ј пắлна гру́ди* [ПК,II,34].

**груздарско (груздуберско) курито** n 'голем дрвен сад (корито) во кое се истура грозјето, потоа се гази за да се прави вино' (коритото се чува во посебна просторија што се вика *куритница*) [ТГ,302].

**груздубер** (или: **бугуројчин месец**) m 'деветтиот месец од годината – септември' [ТГ,7]; односно 'времето кога се бере грозјето' [ТГ,349].

**грузутѝа** f 'нешто недобро: предмет, постапка' [ДС(Ч)].

**грутѝа** f 'гревота' (со нијанса на 'непожелно, жалосно') ~ *грутѝа-ј дă-прáвиш тăкá* . Сп.: *зă-грутѝчка-ј* (= за жалење е) [ПК,II,34].

**грутка** f 'округло парче од земја, од снег и сл.' ~ *се качих јоште погоре / там најдех грутка снигова* [ТГ,101]; сп. **груда.**

**гру́ха** impf 'свињата кога пушта глас' ~ *мéр нé си-чу́л кáк гру́ха мáтурца ?!* (= зарем немаш слушнато како гровка свињата) [ПК,II,34].

**гру́хне** (и: **гру́уне**) pf **1.** 'се растури, падне' ~ *кá груунá ѕу́до, сă-уплăшѝх ду́ри.* Сп. уште: *тóлкуф чувéк кá груунá нăврăс мéн ќи-мă-утéпше*; **2.** fig. 'кога на човек ќе му попушти здравјето' *грухнáл нóго кумшѝита* (= се изменил, остарел) [ПК, II,34].

**груцкáло** (и: **грускáло**) n 'млада, неокостенета коска' ~ *рắскăвица* [ПК,II, 34].

**гру́цке** impf 'при јадење се создава шум од кршење' ~ *áска нóго о-сáкум крáшникут ут-лéбо оти кá о-јáдум ми-гру́цке* [ПК,II,35].

**Грчиште** n, top. 'име на село на патот Солун – Стојаково (Гевгелија) – Штип'. Овде одмарале карваните и се менувал *калаузот* (= тој што го води *кирванот* од кирации)' [ТГ, 423].

**грӑба** f 'грпка, рахитис на грбната коска'; сп. **камбу́ра** [MS,s,33].

**грӑбаф** adj 'тој што има грпка, грбав'; сп. **камбу́р** [MS,s,33].

**грӑбоносник** m 'човек што на грбот пренесува ствари – за соодветна парична награда' ~ *т'а клала овчаро внетре в сăндăко, викнала един грăбоносник и го отнесла в кăштăтă на тăрговецо* [V,PM, 280].

**грӑбу́л'а** (и: **гăрбу́л'а, гăрбу́ле**) f, n 'земјоделски алат за собирање слама на гумно' [СК,

322]; ова објаснување е од Саќов, фактички употребата на **грăбўл'ата** е поширока, освен за работа на гумното, се користи и за собирање сено на ливадите, за домашни потреби во дворот и сл. [ПК,II, 37].

**грăдинáр*** m 'тој што одгледува зеленчук' ~ *óни кути грăдинáре шо ќи-нăпрáвăт, тирáли уф-Стрýмица нéка· грăдúна* [ПК,II,275].

**грăдубурлúа** m 'селанец од село Градобор (Солунско)' [ПК,II, 35].

**грăздéло** n 'гнездо од птица' [СК, 322]; ~ *нă нáшта бацá úма грăздéло ут пиликáн* [СК,319]; и: **грăзнéло**[ДК,104].

**грăкл'áн бáница** f 'вид баница, се прави така што корaтa се мотка на сукалото, а потоа се витка во кругови, почнувајќи од средина на тепсијата се оди кон периферијата. Кога ќе се извади сукалото кората е набрана како 'рскавицата од гркланот' [ПК,II,35]; сп. **гăркл'áн.**

**грăмиш** m 'шумови што доаѓаат од небото кога има празнење на електрицитет, грмотевица' ~ *и пóсле двé-трú саáти грăмиш са чинú на небóто, и паднá тéшка мăнгла* [V,PM, 24].

**грăмна кóкал** f 'грбна коска' ('рбет) [MS,s,33].

**грăмни** pf 'удри гром' ~ *фарлú Гóспот кáмин от небéту, гу грăмна сос кóн'ут му наеднó, ги загубú от земјата* [V,PM, 16].

**грăмнува** impf 'грми, удира гром' [MS,s,33].

**грăмóтин** adj 'писмен човек, образован' ~ *стúге сă-фалú дé, знáјме óт си-нóго грăмóтин* [ПК,II,35].

**грăмуда*** f 'грутка земја' ~ *кату проминали отдол ор'ахот кирации, метнували, кој грăмуди, кој камини да трокал'ат орјахите* [V,PM,202]. Сп. **груда.**

**грăнáта*** f 'експлозивно зрно од топови' ~ *се кăчú да глéда дéка пáѓăт грăнáјте* (т.е. гранатите) [КЕ,280].

**грăнúче*** impf 'кога две регии се непосредно една до друга тие *грăничат*' ~ *гóре Штéмница, Рáмна бúă кумшúи, Алéксуво, ус-тúă грăнúчăхме* [ПК,II,216].

**грăнчáрин*** m **1.**'мајстор што прави посатки (за домаќинството) од глина' ~ *о-тáмо грăнчáринот и ширланцúăта отúдоха на кадúата, даваџúи са чинúха, сáкаха имáниту от барлúвојут* [V,PM,127]; [MS,s, 32]; **2.**. изр.: **гăрнчáро уддéк сáке, ут-тáм гă-клáве рăчката** (= тој што има можности работите ги уредува според своите желби) [ПК, II,158].

**грăóта** (и: **греота**) f 'она што не е добро да се прави, што претставува грев' ~ *а мóри бáбо, вéле, нéли-ј срăмóта и грăóта уд-чувéџте тăкóф дăмă-глéдăт* [ПД,144]; сп. – ако е празникот *лек, не је греота да се работе* [ТГ,272]. Има празници важни (тешки) кога е забрането да се работи.

**грăп** m **1.**'заден дел на телото, од главата до половината' ~ *на магарите на гăрбовето му са чиниха едни рани от самарот, хем вон'ајаха* [V,PM,180]; ~ *му р'éкуха : "ми т'éглиш'!" и утúди иднá лáм'а, си извáд'ала идúн дăмп, си гу з'éла на грабóт* [MS,t,75]; ~ *му р'éч'и: за ти дáм иднá лúра, тóс пóп да*

*гу вéзмиш' на грабóт, да гу занис'éш'* [MS,t,70]; **2.** fig. 'она што го носи ангажменот' ~ *азрисајнто на свадбăта пов-ичко паѓа на гăрбут на стра-нта на зетот* [УЕ,7]; сп. изр. **и́ма грăп** (= некој го заштитува, односно протежира).

**грăс** (и: **гăрс, грăста**) f 'она што се зема со двете раце заедно (свиткани како лажица)' ~ (pl *грăст'ạ*) [MS,s,33]; ~ *кá ќи-і̯ нạпăлниш двéте шáки ус-урис, бóп ил' би́ло шó, ви́кме; зéх áјн грăс* [ПК,II,35]; ~ *"ним са бии пеза сус мене: дај ми ко-лко чинат!" (Читајал, зашто на шака му веле). – "На ти една грăст"* [V,PM,274].

**грăц** interj 'имитира звук што се создава при грицкање' ~ *пạсéл, пạсéл, о-дунéсуве дóма, пá гр-ăц, грăц, вăгл'ạне гри́зе* [ПК, II,232].

**грăчмáк** m **1.** 'грклан' ~ *доː-фá-тиш, тă грăчмáкут дă-моː-из-мáкниш, дă-н-мóш дă-гувóре гáаре, кá нé знáа да-мóлче*; **2.** fig. 'глас' ~ *шó и́ма áі̯н грăч-мáк, нé мóже ни́што пулéчка да-кáже, ќоː -чу́ут дур нă-Би-лáхца* [ПК,II,35].

**грăш'éн** adj 'непромислен, безумен' [MS,s,32].

**грăши́на** f, bot. Lathurus 'има зрнести плодови' ~ *сă-пуви́ве пу-жи́тто и гу-сăбóруве, дáве зă-рна тăкви́ и гу рăси́пуве жи́-тто* [ПД,123]; сп. **грáшиа** 'паразит во житото' [ДК,104].

**грăшмáлник** m 'испупчениот дел на грлото кај мажите (адамово јаболко)' [ПК,II,35]; сп. **грăчмáк.**

**гу** pron **1.** (кратка заменска форма за директен објект од 'тој | тос | он' – **го**) ~ *от многу му́ндр што бéши, цáрјут гу земá сос нéгу аф едн́á тра-пéза, јад'áха кату брáтќа* [V, PM,9]; ~ *мăнц'ó вили́: "да гу дад'éми!", ж'инáта ји сă ни дáва; на-с'éтнина канди́саха и двáта и гу дáдуха мáлкуту* [MS,t,16]; **2.** истава форма (**гу**) се јавува, освен во директни и во индиректни (дативни) конструкции, односно за изразување на посвојност (наместо *му*) ~ *и порýкали ч'орбажи́ата на хáна и го попи́тали кóлку гу тéра* [V,PM,255]; ~ *нóс, ш'ту гу звáд'ạхми за пикмéс гу клáвами у казáниту, гу фă-рл'ами и пéп'ạл н'éтр'ạ* [MS,t, 4]; ~ *нóс гу р'éч'и: "дрăш' рăнкáта да гу фăрл'а!"* [MS,t, 39]; **3.** наместо кратка заменска форма за директен објект од 'таа| тас | она' ~ *а купи́х ни́ва, и и́мам сăклéт, сáкам да си óдам да гу ви́дам* [MV, K, 278].

**губéркạ** f 'голема, дебела игла за шиење килими, вреќи' [ВС (Д),69].

**губерна игла** f 'голема игла за шиење черги, килими, вреќи' ~ *му вели на царјут: "ах цàрју, сноштi засоних, ча бех аф среду морету, и таму беши изл'алу един шуп кату губерна игла ... и јазе на врăх"* [V,PM,50]; ~ *оттýка-оттáмо га земá, га боднá сóс еднá гу-бéрна и́глá, га утепá, га зари́* [V,PM,134].

**губéрница** f 'голема подебела игла' [ЛС(К)]; в. **губéркạ** .

**гувала** pl 'долги украсни конци со кои се украсува косата' ~ *зăкачена су бел вениц и су гу-вала* [УЕ,12].

**гувéе** impf 'се однесува многу внимателно, понизно' ~ *кá сă-клáне нивéстта прăт-кýмо, му-прáве чéс; адéто-і̯ тăкóф* [ПК,II,35].

**гуве́до*** n 'крупен добиток' ~ *и ни́ă пу-чи́ко, и́мăхме пé-чéс гл-áви гувéда и двé-три́ кóзи, зă-бра́ме и кáрăме* [ПК,II,218]; ~ *гувéăта ги-збúрăме нă-едно мé-сто, нă Збира́лто, и ут-ту́ка пóсле ги-нóсăме нă Су́јте Чéшми* [ПД,156]; ~ *си фáти да пасé сéлските* **гувéди** [V, PM,20] – во случајов имаме пример за проширена употреба на множинската наставка *-и* и кај именките од ср. род (*гув-ед-и*). Освен тоа се забележува и кај еднозложни именки од м. род: *гроши* (по-опширно за ова в. во граматичкиот дел).

**гувида́р*** m **1.**'човек што пасе говеда' ~ *ас ги-зăкăрáх, и дунџéх нă-гувидáро* [ПК,II,248]; ~ *амáн брé си́нко, ни́ạ ду-чéра би́хме гувидáре, сјáа да-а-тéрум џáрувата мóма?!* [ПК, II,263]; и: **гувăда́р** ~ *ти тă-ргóвăц, та· сéлџка мóма, нáј-алчáк, нă-гувăдáр éј, кáк ка·-зéмиш?* [ПД,151]; **2.** fig. 'невоспитан човек, со прости и груби постапки' ~ *гувидáр и нă гувидáрино, нé зна· ду́бру́тро дă кáже* [ПК(Г)].

**гувидарник** m 'место каде што се собираат селските говеда, пред да ги преземе селскиот *гувидар* и да ги истера на пасење' [ТГ,372].

**гувинда́рин** m 'оној што ги пасе селските говеда' [MS,s,34]; (сп: **гувида́р**) .

**гувóре*** impf 'соопштува нешто, зборува' ~ *Лил'ана за рăка ја фашке / и што си веле ем гуворе* [ТГ,214]; ~ *и гувори́ Ангил, и ричé на нéа: Сфéти Ду́х ки флéзи на тéб* [MV, K,316]; ~ *гувори́ Исус: "нé-ј дванáдесет сáата дéнут?"* [MV,K,286].

**гу́жва** (и: **гу́жба**) f **1.**'дрвено тркалце, сплетено од гранчиња што се виткаат, ги прицврстува лесите на оградата на трло и сл.' [ПК,II,35]; **2.** 'кожа завиткана во круг, го прицврстува гределот (од ралото) за **биндру́ќут**' (= јаремот); **3.** 'кожна врвка на лакот што ја исфрла стрелата' [KE,248].

**гуд'ạн'é** n 'договор меѓу родителите на момче и девојче за склучување брак, свршувачка'; сп. **такмóвани** [MS,s,33].

**гуд'ạни́к** m 'момче што званично дало збор дека ќе стапи во брак со одредена девојка, свршеник'; и: **гудини́к** [MS,s,33] **гудẹни́к** [ВС(Д),67].

**гуд'ạни́ца** f 'девојка што званично дала збор дека ќе стапи во брак со некој младич, свршеница'; и: **гудини́ца** ~ *тóс мáстур б'ăш'и такмéн и лу трăгна за да пóј на гурбéт и вили́ на гудини́цатáму ...* [MS, t,19]; [MS,s,33]; **гудẹни́ца** [В С(Д),67].

**гудéш** m 'чин на договарање за склучување на брак, свршувачка' [ВС(Д),67]; сп. **гуд'ạн'é.**

**гу́ди-гу́ди** interj 'извик за вабење прасиња' [ДС(Ч)].

**гуди́на** f 'период од 12 месеци' ~ *нас гуди́на с'ă̈х мрăва т'ут'ун', гу субирáх, гу исуш'и́х, гу за-кáџ'ạх на бинáта* [MS,t,3]; ~ *им'ă̈ш'и иднó д'ă̈тл'ạ ут д'é-сит', идинáјсти гуди́на и сă ч'у́д'ạш'и на ш'ó рáбута да гу дад'é* [MS,t,81]; сп. ~ *ут-гуди́-на* 'идната година'; ~ *пó-ут гу-ди́на* 'по две години'; ~ *за гу-ди́ни млóгу* 'фраза при наздравување' [MS,s,33].

**гудинáк*** (и: **гудишнáк**) m 'дете од една година' ~ *Трăјáн би́ше гудинáче кá бигáме* (освен за

дете може да се употреби и за ждребе, теле и сл. од една година) [ПК,II,36].

**гудинка** f, dem. од година ~ *јас кога бах, јас кога бах / на твоји гудинки / четворица заједно си л'убах* [ТГ,205]; ~ *јоште сум јас, лудо, мала и малечка / мала ем малечка, на дванаст гудинки* [ТГ,199].

**гудѝшин*** adj 'нешто што се однесува на година' ~ *и куту нáс стáри осăмдăсé гудѝшни чувéци, нéублéчни, тăкá-ј кáрăт нă-фрóнто* [ПК,II,219]; ~ *а пă дéтто му бѝло вăзрăсно, усумнáјсе, дăвăтнáјсе гудѝшно* [ПД,144].

**гудѝшно** adv 'означува колку пати во годината' ~ *идну дéн Јóвăн утѝшăл у-цăркфа дă-с-упѝта пóпу, дă-му-кáже кóј е тó сити Јóван шу тóлку пăти гудѝшно му-слýжăт и шу ѝма гулéма чéс* [ДК,153].

**гуд'óва (сă)*** impf 'дава збор дека ќе се венча, се свршува'; сп. **сă згуд'óва** [MS,s,33].

**гýге*** impf 'кога мало дете испушта глас, **гука**' [ИГ,124].

**гугурýскạ** f, zool. 'гугувка' (Turtur risorius) [ВС(Д),72].

**гугýфка** f, zool., Turtur risorius 'гугутка' [ИГ,124]; fig. за симпатична и мирна девојка; сп. **гугурýскạ**.

**гýјка** f 'мал гуштер' [ПД,124].

**гýла** f (обично во мн. – **гýли**) bot. Brassica gongylodes 'плодови, фактички корења од едногодишно растение, што личат на компири но се јадат живи' ~ *сă-сáдат пу-двóриштта, кут-пạтáти, сă-јáдат жѝви. Висóко рáстат, ѝмат цвéтчита* [ПК,II,36].

**гулáк** adj (m, f) 'многу беден' ~ *ч'ув'ăк и ж'éна гулáк* [MS,s, 33].

**гулáстра** f 'првото млеко откако ќе се отели кравата (не е за употреба)' ~ *гулáстра вѝкăме, та: óште кá ки-гă-зăтóплиш óдма сă-здăрвýве* [ПД,156].

**гулáче** n 'млада птичка, што туку опилена' ~ *пѝлците кá нéмат óште пéра* [ПК,II,36].

**нишан** m 'настан кога се уговара свршувачка, при тоа на *армасницата* (= вереницата) ја даруваат со: *дупл'ана*, две *мамудии, два алтăна* и две *рубии* (= различни видови златни монети) [ТГ,126].

**гулема** adj 'така ја викаат *нидéл'та*, според календарот – бидејќи е празник' [ТГ,7]; изр.: **гулéма клéчка-ј** (= се кажува за некој што има власт) ~ *Рáјнин Кѝро гулéма клéчка-ј, каквá сáкиш рăбóта мóш-ти свăрше, сáмо ак тé-ј пријáтăл* [ПК,II,158]; **гулéма кóска грѝзе** (= се кажува за оној што има големи можности – политички, материјални)... **гулéма тé-ј ýстта** (кога некој многу и несообразено зборува) ~ *гулéма тé-ј ýстта, ќи-зăгáјш, дă-знáјш...* **гулéмта рѝба гă-гăлте мăлéчкăта** (силниот и богатиот често го злоупотребува послабиот) ~ *бугáтјо чувéк нă-сирумáјо шó сáке му-прáве* [ПК,II,158].

**гулема баба шарка** f 'болест на кожата, сипаница'; децата обично боледуваат од *малечка*, а возрасните од *гулема* или *кужухна*. *Кужухната* е поопасна зашто тешко се "искаруве" [ТГ,233]; в. **баба шарка..**

**гулéми (пари)** pl 'пари со голема вредност' ~ *мóјта мáјка кути цáр еј нă-змѝјте, ки-ти дá: гулéми пăрѝ* [ПД,152].

**гулéмиц** m 'тој што е високо поставен во општествената хиерархија' ~ *јадéќи там, ạдин пăјтóн пу пăтут, нúкуј гулéмиц, нúкуј пáша уф нăтре* [ИГ,110]; ~ *пăтувáјќи тáм гулéми минúстăре, тăкви гулéмци, чувéци пучнáли тáм дạјгрáат кáрти* [ПК,II,271].

**ѓулемјут месиц** (или: **бужиќов**) m 'месец декември – по стар стил' [ТГ,7], односно јануари; уште и: *кулужéк* [КЕ,248]; сп. **гọлемúн.**

**Гулéмта Чéшма** f, top. 'извор, чешма во реонот на с. Патарос, Дојранско (во егејскиот дел)' (од собран необјавен материјал).

**Гулéмто Дăрво** n, top. 'име на место во околината на с. Градобор, Солунско' – таму имало големо дрво (над некоја вода) преку кое се поминувало како преку мост (од собран необјавен материјал).

**гулимúна** f ~ *сă-вúке нă-пóгулéмта мóмичка: "гулимúна и нă-гулимúнта, нé а-зé да-а-прăшéте сéстрạ-ị"* (со извесна доза на пејоративност) [ПК,II, 36].

**гулимничава** adj, f 'жена или девојка која се однесува премногу гордо, па дури не ги почитува и постарите' (од односнава придавка форма за м. род не сретнавме) [ТГ, 266].

**гулимýве** impf 'зголемува' ~ *сéква нидéл'а óна са сличýве, ċа гулимýве, бýбичкăта ќистáне пó-гулéма, сéква нидéл'а ќи-ма-а-мéни стẹл'кăта* [БМ, 201].

**гулимцúа** m 'тој што се прави важен' ~ *нóго гулимцúа-ị, нă-мóịш ус-нéго дă-си пријáтăл, не дáве дă-му-сă-прăгувóре* [ПК,II,36].

**гулиштáрче** n **1.** в. **гулáче** (= мало птиче, уште без перја); **2.** fig. 'мало дете, нежно' ~ *гулиштáрчитта нă-бáба! Шó нé-ị ублéчувте мăр-сúнко, алúс гулиштáрчита стé-ị уставúли* [ПК,II,36].

**гулубрат*** adj 'младо момче, на кое уште не му никнала брада' ~ *са насмија мома јубавица: "ман се уд тува, гулубрадо дете / гулубрадо дете, јоште биз мустаки"* [ТГ, 199].

**гулчáниц** m 'жител на селото Гола' ~ *уф-гулáчкăта курúă, скрúшно, ни на адúн гулчáниц дă нé кáже, двáјсе и-шес дéна нă-глидá тáмă* [ПД,173].

**гул'áј** m 'веселба, провод' ~ *извадú адúн гул'áј ус-нéго óна* [ПК,II, 36].

**Гул'áмта Нúва** f, top. 'име на место, ниви' (големи) [ДС(Ч)].

**гул'ạмúл** m 'месец јануари' (голем месец) [ВС(Д),73]; сп. **гулемјут месиц** (или: **бужиќов**) уште и: **кулужéк** [ҚЕ, 248].

**гул'áмку** adj, dem. од *гул'áмо* [ВС (Д),67].

**гул'áч'ạ** n 'вид влекач, смок' [ВС (Д),72].

**Гуменца** f, top. 'име на населено место јужно од Гевгелија (во егејскиот дел)' ~ *вăглинчúјна си прáвише, на Гумéнца си нóсише со мăгăрéнца* [КЕ,291]; ~ *ама го чу, што има аскер на Вардарскио Мост, са вăрна, за да оди на Гуменца* [МС(В),72].

**гýмно** n **1.** 'рамно место каде што се врши жито (= се одделуваат зрната од класјето), среде има стожер за кој

се врзува коњот' [СК,322]; [ИГ,110]; ~ *арманции = л'ýѓăто шо ги фáтиш дă ти пумáгăт нă-гýмнуто, óни ки ти рăбóтăт, ти ки му плáтиш* [ПД,122]; **2.** fig. 'нешто во изобилство (обично плодови на овошно дрво)' ~ *дујдéјте, нąбрáјте-си, сá-ј гýмно, сéтне ќи-нéма зéр* [ПК, II,36]; **3.** 'период од годината кога се жние (јули, август)' пр. кога се позајмуваат пари тоа се прави на две половини од годината (така е во Гевгелиско): од празникот Митровден до *кужурци* (= почеток на лето кога се ранат (одгледуваат) *кужурци* (= свилена буба) и од *гумно* (средина на лето) до Митровден [ТГ,317]; **4.** 'дел од селски двор, обично служи како буниште, а за време на вршидба се користи како гумно' ~ *тăкá кужýрци ќи-си-нąстáвиш... и óдрăта ќи-ḭ-исфáќиш, ќи-ḭ-исфăрлиш дóло у гýмнуту* [БМ,201]; **5.** **гумно** (или: **урачув кулак**) 'леб, погача што се пече на празникот *кол'де*, на средината се удира еден поголем *проскур*, а околу него четири помали; на еден крај од погачата се става глава лук и така се пече. На третиот ден од *Бужиќ*, домаќинот ја крши погачата и она парче каде што е лукот го поделува на стоката за да биде здрава *куту лук* [ТГ,92]; [ТГ,81].

**гумнó** (и: **гóмно**) n 'измет од човек или од животно' ~ *тúă кă сă јáшле, јáшле, дýри ину врéме рéкле: "трéба дă вúдиме. Ќи-сéдиме: кóј úма жăлто гóмно – тó е"* [ДК,139]; сп. **гумнуш'ка** dem. 'измет од дете'; со исто значење: **какáч'ка** [MS,s,33].

**Гуна** f 'женско лично име во Гевгелиско' [ТГ,114].

**гýна** f 'машка долга облека, обложена со кожа, се носи зимно време, има голема кожена јака' [СК,322].

**гуниа** f 'дел од нива' (нивата се разделува на *гунии* за полесна обработка) [ПД,121].

**гуни́чка** f 'детска игра, еден брка, другите бегаат' (сп. **гóне** = брка) ~ *сă-нąигрăјáме вáадин нă-гунúчка ус-дéцта* [ПК, II, 36].

**гуни́чке** impf 'брка' ~ *кóј éḭ тóо шó тă-гунúчке, дă-вúдум áска!* [ПК,II, 36].

**гурá*** (и: **гóра**) f **1.** 'планина' ~ *и такá утúди Ифтúму у гурáта с'éтн'ą да ни гл'éда хúч' л'ýди за да сă ни гр'ąхóва* [MS,t,44]; ~ *отиде на лов и, кату отиде аф гората, виде млогу авции, тераха едно фил'у да утепат* [V,PM,41]; ~ *си прул'éтнува утáм и кáрат, кáрат, з'éха млóгу пăнт', алá замрăзнаха на пăнтó и сл'áзуха на инá гóра* [MS,t,23]; **2** 'површина со многу дрвја, шума' ~ *фăрли, веле, сéстро, чéшил'ут, дą сă чúне гăста гóра* [ИГ,109].

**гур'ăн*** adj 'запален, нагорен' ~ *хúтра Пéтри ѕúгнува ут óгн'ут иднá гул'áма гур'ăна дравá и сă пýш'та да гу т'éра пóпут* [MS,t,75]; ~ *хóж'дат лам'ăта сăс гур'ăна ш'úш'уви и гу будáт* [MS,t,75].

**гурбéт** m 'работа на туѓо место, печалба' ~ *вéле: "јáс, жéно, нă-мóжăм дă-жúвăм тýка. Ќ-óдăм нă-гурбéт"* [ДК,127]; ~ *тúа брáка утúшле нă гурбéт и си устăвúле жéјнте сáми* [ДК,150]; ~ *пујнó вр'ăм'ą утú-*

*духми сăс mámку-му на гурбém'* [MS,t,47]; сп. **кш'инитjá** [MS,s,34].

**гуре́ш** adj 'предмет (односно течност) што има висока температура, вруќ'; во некои говори (пр. во Серско) се употребува паралелно со **вр'áл** [ДС(Ч)].

**гурештúна** f 'кога е многу топло, жештина' ~ *нóго пичé* [ДС(Ч)].

**гурú** impf 1.'опфатен е од процес на горење' ~ *сóбата гурú* (= гори печката) [MS,s,34]; 2.'кога човек е болен и има висока температура' ~ *изгуре́ дémmо уд-óгин* [ПК(Г)].

**гурúда** f 'грозје несозреано, зелено, кисело' [BV,K,6]; ~ *нóго а jáдат трýдните жéни. И за лéк еi̯, кá úма нéкуj вăрвéш* (= кога има пролив) [ПК,II,36]; [CK,321]; [KE,251]; сп. **jагорида.**

**гургýле** n 'меур со семе од риба пред да го исфрли, има форма на мало перниче' [CK, 322].

**гýргур** m, zool. Meleagris gallopavo 'крупна домашна птица, мисир' (в. *мисирок*) [MS,s,34].

**гургурúца** f, zool. Meleagris gallopavo 'крупна домашна птица, мисирка' [MS,s,34].

**гурнá*** f 'крајниот дел од цевката низ кој тече вода (вид славина, но не може да се затвори)' ~ *пу-вóта, пу-вóта, пу-гурнúте, гă-искăрáле нă-еднá пăлáта* [ПД,164]; ~ *цéфка, уд-н'áа тéче вóота, нáпиj се уд-гýрната кá нéма чáша* [ПК, II, 36].

**гурнúци** pl 'вид чорапи, од глуждови до колена, без стапала' [ПК,II, 36].

**гурýш'ка** f ,dem. од *гора* 'рид покриен со шума' [MS,s,34].

**гурчил'áф*** adj 'кога нешто нагорнува, орр. на благ' ~ *каавéто е мáлце гурчил'áво* [CK,322]; ~ *нăпрáв-ми гурчил'áво каавé, бис úч шиќéр* [ПК,II,36].

**гурч'úф** adj 'со горчлив вкус, орр. на благ' [MS,s,34].

**гýсар** m, zool. Anser 'крупна домашна (или дива) птица, машка гуска' [ДС(Ч)].

**гуспудар** m 'личност којашто има власт, односно економска моќ' ~ *госпудар белим госпудар / дека се чуло, видело / небо биз звезди да биде* [ТГ,346]; ~ *тогаj му веле Турче-Босналиjче: / вараj цару, веле, нашу гуспударо* [ME(B), 259].

**гуспудúн*** m 'богат човек, со авторитет, познат' ~ *нáj-уф-глáвăнто каавинé сéдăт гуспудáта* [ПК,II,267].

**густú** pf 'почести со јадење, пиење' ~ *на ýтринáта стáнува Настрáдин-хóџ'а, ги калéсува паш'áта и валúту за да ги густú* [MS,t,54]; ~ *сигá ги субирá ш'úч'кит'а н'éгуви аратлúци, му стóри инá суфрá да ги густú* [MS,t,60]; сп. **густ'óва.**

**густинка** f 1.'жена (девојка) дојдена на гости'; 2. fig. ~ општо за женско дете, бидејќи тоа ќе ја напушти куќата откако ќе се омажи [ТГ,272]; сп. уште: ~ *гóсте смă нă-дуjнáта, нé трибýве да...* (= не треба да заборавиме дека сепак сме само обични смртници) [ПК (Г)].

**густинска удаја** f 'најголемата просторија во куќата во која се примаат гости – приемна соба' [ТГ, 220].

**гýсто** n 'весела расположба' ~ *óни сă-кáрăт, ти пă си-глéi̯ш гýсто, сăúр* [ПК,II, 36].

**густ'óва*** impf 'пречекува гости (со јадење, пиење), гоштава' [MS,s,34]; сп. **густи́**.

**гутвáч*** m 'мајстор што приготвува јадење за повеќе луѓе' ~ *óт тáм дéка гутвáчăто, имдáвăт тáм нă-кутрúнта и нă-тăквóто* [ПК,II,229].

**гутви́** (и: **гóтве**) impf **1.** 'прави јадење' ~ *мáјкą-ми гóтвише пу-нáшо, пу-бижáнцко; ~ ги калéса на ýтринáта ... и му стóри гóзба; ја з'é ж'инáта-му да гутфú* [MS,t,12];

**2.** – **(сă)** 'се спрема' ~ *сă-гутфúм* (=се приготвувам); ~ *сă гутф'áха, чą за си л'éгнат* (= се спремаа да си легнат) [MS,s,34]; сп. **гутóве**.

**гутóв*** adj **1.**'спремен (приготвен)' ~ *нă-врáтта: чýк, чýк, кóлко шó фăтúх зă-кл'учáркăта, тóă гутóф бил* [ПД,173]; ~ *гă-ул'-удúх бúшкăта* – значи: *гă-ишч-истúх, гутóва-ј зă-јáдне* [ПК, II,244]; **2.**'пред самиот крај е (= пред умирачка)' ~ *ако нă-мóјш до·-прăвáриш. сăто тéло ќи-т-јо· фáте и гутóф си* [ПК,II,239]; **3.** 'се наоѓа во безизлезна ситуација' ~ *ричéл: "ки-зéмиш, ки-фáтиш éдин ѓáвул..." – "ми, ричéл, áс шó ки-фáштум ѓáвуле, тú гутóф си, фáтăн"* [ПД,166].

**гутóве*** impf 'приготвува, спрема' ~ *уф сăбута гутóвăт зą гóсте нą вичéра. Уф нидéл'та сąбáлинта ќи дóąт сфáтăве* [ИГ,117]; сп. **гутви́**.

**гутувáнин** m 'безработник, тој што чека на готово' ~ *мóлчи, гутувáнин и нă-гутувáнино, нé сă-стрąмýвиш, óш áска тă-рá-нум* [ПК,II,36].

**гуут** interj 'за искажување револт' ~ *"кóлку пáри сáкăш?" – "нá, тóлку!" Нé, нéјќе дéуто дă-гудáде. – "Гуут!", му-сă-рăзвикáле л'ýѓăта* [ДК,141].

**гууу** interj 'изразува зачуденост' ~ *а бе, ину врéме му тéкна. Одăт ќýпут пýл'ăт – нéма – гууу. Аии, сă-фатúле вăлкут и мéчкăта* [ДК,139] – пр. за беспредлошка употреба на додатокот за место.

**Гуца** f 'женско лично име во Гевгелиско' [ТГ,115].

**гуџýк** m 'животинче (или птица) на која ѝ е скината опашката' [СК,322].

**гуша** (и: **грло**) f **1.** 'предниот дел на вратот; долниот дел на брадата' ~ *врăс кăврăкот аднó малéчко кáпче и на вăрвот аднó цăрвéно кăлпáче, напрăвéно уд-цăрвéна дуксúја, вăрѕáно су бáјрици пуд-гýшта* [УЕ,11]; ~ *чум ти вигилце на веги / чум ти герданче на гуша* [ТГ,37]; ~ *шо ќи те госте ? / – бела пугача / Миленина гуша* [ТГ,118]; **2.** 'здебелен дел под брадата' сп. ~ *пуштúл гýша* [СК,322]; ~ *тóо пă пуштúл áдна гýша, алúс бúше* [ПК,II,36]; **3.** 'болест заушки' ~ *гýшта-ј зăрáзна, сă-прăфáште ут дéте нą-дéте. Ак нé-сјаа прąлижáл кут дéте мóш са рăзбóлиш и стáр, вă-зрăсин кá си* [ПК(Г)]; **4.**'освен болеста заушки со овој назив се именуваат и сите болести што се јавуваат во грлото кај човекот. Ако се обични крајници ги викаат *грло* (или: *гуша*); ако пак е дифтерија ја викаат *горно грло, гулемо грло* или *лошо грло* [ТГ,230]; **5.** 'кога на добичето ќе му порасне во гушата нешто како јајце, па од тоа не може да голта, се вика дека добило *гуша*. Од *гуша* најмногу страдаат коњите и магарињата. Во

такви случаи добичето го засекуваат и на болното место му ставаат *спреж.* Тоа место загнојува, а со чистењето на гнојта се мисли дека ќе се исчисти и болеста [ТГ,383]. Сп. поговорка: *Ако има ув гуша, има и за душа* [ТГ,247].

**гушáло** n 'специјално шалче за завиткување вратот и ушите, го носат мажите' [СК,322].

**гýши** pl 'отечени или (и) загноени лимфни жлезди на вратот' [СК,322]; сп. **гýша.**

**гушичка** f, dem. од гуша ~ *мамо, мори, мамо / гушичка ме боле* [ТГ,96].

**гýш'ка** f 'dem. од *гуша'* [MS,s,34].

**гýшке** impf 'прегрнува' сп. ~ *сáмо о-гýшке кут-дé-i̯ нéгуф син* [СК,322].

**гýшки*** f 'кратки чорапи, калци' [ДК,103].

**гушнáт*** adj 'прегрнат' ~ *ка-бúле гушнáти тúја, рӑ̆ка врӑ̆с рӑ̆ка си-спúјат* [БМ,197].

**гушне** (и: **гушни**)* pf 'прегрне' ~ *и вел'ајки тија лафа, сӑ грабнеха, сӑ бацаха, сӑ миловиха, сӑ гушнаха* [МĊ(В),94].

**гýшнин** (и: **гушнинка, гушнинко**) adj 'прегрнат' [СК,322]; сп. ~ *двéчките гýшнинки и нӑјдéли* (= ги нашле прегрнати) [ПК(Г)]; сп. **гушнáт.**

**гуштáве** (и: **гуштéве**) impf 'чести, дава јадење, пиење' ~ *стрáм мé-i̯ гáаре, сé он нӑ-гуштáве. До:-вúкниме и ниạ аднóч уф-нáска, нӑ-вичéра* [ПК, II,36]; сп. **густ'óва.**

**гýш'т'ер** m, zool. Lacerta (pl: *гýш'т'ер'ạ, гýш'т'ер'éту*) 'од редот на влекачите, не е отровен' [MS,s,34]; и: **гуштар** ~ на празникот св. Еремија децата одат по дворовите тропаат (за да ги исплашат змиите) и викаат: *бигајте змији, гуштаре, жаби, жел'ки, оти Ирмији идат, сус климии, ки ва набодат и ки ва истепат* [ТГ, 70].

**гуш'т'ерица** f ; в. **гýш'т'ер** m, zool. Lacerta [MS,s,34].

**гушувáт** adj 'тој што има голема гуша, со други зборови: дебел' ~ *викáх си сé млáди нивéсти / и гушувáти јудувúчки* [ТГ,212].

**гýшувúца** f 'голема барска птица, личи на штрк, има долги нозе и долг клун' ~ *пúле, óна жáби јáде, óна-i̯ сúва úма и цӑ̆рни пéричка... пóсле гýшувúцта а вúкме и* **жабáр**, *от сӑ-рáне ус-жáби* [ПК,II,36].

**гӑјрéт** m 'давање дополнителни напори, но исто така и давање подршка' ~ *гӑјрéт Мúтре, скóро ќи уздрӑвéјш* [СК,322]; ~ *кạ фáшкӑт д-сӑ бóрӑт, Јарӑ̆м Минарéто сӑ умọрúл ... гу игрáе куту пӑртáл уф рӑ̆цте. Гӑјрéт, гӑјрéт, дéтто сӑ усúл'ӑве* [ИГ,113].

**гӑ** pron **1.** 'кратка зам. форма за директен објект од **тој, тоа'** ~ *óни дујдé:, дупијá: гу-тáм шу-úмше, прӑбрá: -гӑ* [ПК, II,223]; **2.** 'кратка зам. форма за директен објект од **таа'** ~ *дéвӑт лúри ми-сáкӑт шчéрко Пéтро /... и нé гӑ-знáм кӑквá-ј лúрӑта* [ПД,155]... ~ *гулáстра вúкӑме, та: óште кá ки-гӑ-зӑтóплиш óдма сӑ-здӑрвýве* [ПД, 156].

**гӑбáјница** f 'вид зелник' [КЕ,244]; **гӑбанúца** f 'јадење од печени кори, баница' [ПК,II,36].

**гӑбéза** f 'освежителен, безалкохолен пијалок' [ПК,II,36].

**гӑбúсӑн** (и: **гӑбúсин**)* adj 'многу нечист' ~ *кá-i̯ гӑбисáл, нú испéрин, нú измúi̯н, дӑ-тé-i̯ жáл д-о:-глéдиш* [ПК,II,36]; сп. **гӑба.**

**гăди́шке** impf 'предизвикува возбуда, нервоза со лесен допир на кожата на некои осетливи места, пр. на нозете одоздола' [ПК(Г)].

**гă̆зечки** adv ~ *óди гă̆зечки* (= оди назад - газум) [ДС(Ч)]; и: **гăзи́чки** (оди) [ЛС(К)].

**гăздăри́ца*** (и: **гáздăрица**) f 'домаќинка, жена на газда (= богат домаќин)' ~ *кубúлата музăрă̆жна, му-вéле: "jáска гăздăрúцата ă-нóсăм, и у мéут úмам и jác, трú-читúри дýши снă, а тú дýша идна́, и чéкăjмă", вúкăш* [ДК,138]; ~ *вăчăртá сă-збрáле пá сите живóтни и рăчéле: "дéка-j гáздăрúцăта?"* [ПД,155].

**гăзăр** m 'дно на сад (пр. на стомна)', исто: 'на јајцето поширокиот дел' [ТГ,443].

**гă̆га** f 'музички инструмент (кавал?)' ~ *тó дjáулут шó прáве?... идни пéсни, идну ќимăнé, ийă-гă̆га – сфúре* [ДК, 141].

**гă̆глăк** m, zool. Stylopiga orientalis 'инсект со темнокафена или црна боја, лебарка' [СК,322].

**гăјдици́ја** m 'свирач на *гајда*' (= музички инструмент направен од кожата на овца) [КЕ,275].

**гăјлé** n 'грижа, неспокојство, мака' [СК,322].

**гăјритли́а** adj 'тој што издржува напори (физички или психички) без да се жали' ~ *и двýjцта сă-гăјритлиј, ќи-издă̆ржат да-нăпрáвăт кă̆штта* [ПК,II, 37].

**гăјтáн** 1.'украсна лента што се пришива на дел од облеката' ~ *сăгúјта бéше бéла и уд нáпред визáна су бендинé... су цăрвéни пóли, а на óкулу цăрвéн ширúт-гăјтáн* [УЕ,11]; 2. 'јаженце од свилен конец' ~ *фати да тегле на пусти бели рąци / купринен гајтан да скине* [МЕ(В),262].

**гă̆к** interj; сп. изр.: **гă̆к нă-мóш дă-кáже** (= се кажува за послабиот во вербален конфликт) ~ *снáата прет свéкуро гă̆к нé мóж дă-кáже* [ПК,II, 158].

**гă̆ка** (покрај: **грака**) interj 'глас што го испушта гавранот' [ДС (Ч)].

**гăлáте*** impf 1.'валка' ~ *сúте рă̆ци му-сă-изгăлáтни* (= извалкани); 2. 'зборува безобразни работи, неконтролирано' ~ *ним гăлáти шо-дé-ị* (не зборувај било што) [ПК,II,37].

**гăлéзи** pl 'стари кондури, се носат дома, низ дворот' ~ *сéчни вéтки пăпýци, ус-нúхка си-óдме пу-двóрут, нăмéсто нăлă̆не* [ПК,II,37]. Според Саќов: pl 'налани' [СК, 322].

**гăлини́к** m 'дете што ужива статус на привилегирана личност' [СК,322]; сп. **галиник** 'каприциозно дете, непослушно' (: *се гали*) ; децата му се потсмеваат: ~ *галиник – тиквиник* [ТГ,130].

**гă̆лте*** impf 1. 'внесува храна (или течност) преку устата и хранопроводот' ~ *тоꞏ гу-гă̆лтáл, ду-тýк кá дуjдéл доꞏ пл'уꞏ нăмужéл, и тýк устăнáл* [ПК,II, 237]; сп. **гăлтнýве; 2.**. изр.: **гă̆лтум áска** (= собирам јадови, молчам) ~ *цéл живóт гă̆лтум áска, дă нéма кáвги, нăмóжум гáаре, ќи-прăгувóрум, ќи-бúде гулéма* [ПК,II, 158].

**гăлтне*** pf 1.'внесе храна или течност преку хранопроводот (со движење на одредени мускули) ~ *как жéнта гу-излăжáла, змúата а гăлтнáл мă̆жо и тук тăкá рăцкувúцта шоꞏ нăпрáвна* [ПК,II, 237]; 2. fig. 'поднесе некоја навреда без

реакција ' ~ *и нȁјлóшто дă-мо: кáјш, он нá ко: гăлтне, такóф мó-ј арáктеро* [ПК(Г)].

**гăлтнýве** impf 'внесува храна (или течност) преку устата и хранопроводот' ~ *прăкăжувáки гу гăлтнýве кáмăнчто* [ИГ, 110].

**гăлцка** f 'напред издадена коска на грлото (ја има само кај мажите) – адамово јаболко' ~ *ич нă-мóж дă-ти-кáжум то: кá дă-му-вúкум* (информаторот покажува на адамовото јаболко, а потоа како да се досетува)... *нă-гăлцката вúкиме* [ПК,II,237]... ~ *кóскичкăта шó-ị нă-гăрлуто нă-мăịшто, жéн-те нéмăт*; в. **грăшмáлник** [ПК,II,37].

**гăлăбáрник** m 'вид сандаче, направа од даски, како мала куќичка – за чување на гулаби' [ДС(Ч)].

**гăлăбин*** adj 'нешто што се однесува до гулаб, гулабски' ~ *варзала писмото на гăлăбни крили и гу прати на татка и* [V,PM.63]; сп. **гăлăбско**.

**гăлăбско** adj 'она што се однесува до гулаб, гулапски' ~ *му ị изкáрăвăт óчте. Гу фă-рл'ăт нă бунúштто ... Пуминáле адни гăлăбе. Воа знạјáл гăлăбско дạ гувóре – што гувóрăт гăлă:бто знạјáл* [ИГ, 114].

**гăлăп** m zool., Columba livia 'птица, гулаб' ~ *гутвéјќи јáдинто мáчкăта грăбнáла адúнјо гăлăп* [ПК,II,227]; ~ *зăвăртéла нă-кăд нéă цúцкăта, кăд мăжо гăлăбо; то: ричéл: "нă-тéп пó-дибéл'о"* [ПК,II,227]; ~ *гăлăб-от, кату отиде на царските конаки, кăсна аф пенџерету аф она удаја, што седиши царјут* [V,PM,63].

**гăлăпче*** n, dem. од **гăлăп** ~ *земала сос себе двете гăлă-пчета, венала на една коза и кинисала да оде при цару* [ШК,V,424].

**гăмба** f, bot. 'печурка' (Fungus) 'растение од понизок степен на развиток (нема лисје, нема гранки, туку само стебленце и одозгора како капа)'; сп. **бý-кува гăмба** (= печурка што расте на бука) [MS,s,32]; сп. **гăбạ 1**.'печурка' [BC(Д),72]; 'вид печурка' ~ *уд-дóлу-ј цă-рвéна, уд-гóре-ј бéла, рáстăт пу-цéлинте* (= ...необработена земја) [ПД,123]; **2.** fig. 'тој што претерано штеди и поради тоа е затворен во контакти со луѓето' [ПК(Г)].

**гăмбáф** adj 'тој што има грпка, грбав' [ДК,103].

**гăнáте*** impf 'се лути, руга, возразува' [CK,322].

**гăнs** (и: **гăнс, гăс**) m 'задниот долен дел на човекот (или на животно)' – газ' ~ *урвáва идúн трăн и клáва у ганѕóт на мýхата* [MS,t,77]; ~ *му дáдуха прóск'éфал да сéдни; му р'éч'и д'ăт'ạнту: "úмам вăлна на ганѕóт!"* [MS,t,78]; ~ *имáш'и ид-úн Ирингјóт (сăс пулувúн гăс), имáш'и инá мáјка* [MS,t.,48]; ~ *да намáж'ат ч'етирт'ăх ќуш'-áнта на ќупрúјата, ти с'éтн'ạ кóлку да пăхкаш', ни мóш' да ја тýрниш' , газó да си расч'-éкниш'* [MS,t,24]. Сп. изр.: **гăс зă óчи гу фатúло** (= се занел од восхит, или од злоба, завист) [CK,322]; **кáзва са: "жáр му фаф устáта, глáвн'а му фаф гăзă"** [BC(Д),81]; **газó да си расч'éкниш'** (= колку и да се напрегаш нема да успееш); од Кукушко: **сéј-си нă-гăзут** (=

биди разумен, гледај си ја работата).

**гӑнѕáло** m 'влечко, несмасен човек' [ДС(Ч)].

**гӑ́ниш** (и: **ги́ниш**) m 'кога месечината се губи и останува како срп – погибел' [MS,s,32].

**гӑнкáло** n 'тој што не изговара течно, јасно, туку датка, тепкало'; и: **гӑнгáло** [КЕ,273]; со исто значење: *пел'тéк* [ПД, 115].

**гӑ́нке** impf 'зборува со тешкотии, тепка' [ПК,II,37]; ~ *дудéк удгувóре гӑ́нке нóго: ӑ, ӑ, ӑ* [ПК,II,244].

**гӑн'ч'и́** impf 'полно е (со течност), дури создава шум, бучи' ~ *дулó вóда гӑн'ч'и́ (дулó-ј пу́лин вóда); гӑн'ч'и́ бӑ́нч'вата ви́ну* (= бочвата е полна вино) [MS,s,31].

**гӑр-гӑр** interj 'шушкање што се создава при движење, звукоподржување' ~ *как тегли концот, тиквата фаќаше да прај гӑр-гӑр-гӑр – много на далеко се слушаше* [МС(В),86]; ~ *и такá бáбата т'éгл'ạ пр'éлуту, калáмиту сӑ врат'áт гӑр, гӑр, гӑр* [MS,t,6].

**гӑрбáч** m 'јаженце од плетени кожени ленти, со рачка (служи за удирање) – камшик' [MS, s, 32]; [СК,322]; сп. ~ *áк зи́м ади́н гӑрбáч ќи-ви́јш áрнуто* [ПК(Г)].

**Гӑрбашӑво** n, top. 'име на село во Кукушко' ~ *кóј кá ки-нӑстрéтне: "Уд-дéк сте бре?" – "Уд -Гӑрбáшӑво"* [ПД,172].

**гӑ́рбна коска** f = 'рбет ~ *гӑ́рбна кóска-ј таа, врáтна, гӑ́рбна кóска* [ПК,II,35].

**гӑрéс** m 'омраза, завист' [СК, 322].

**гӑ́рда** f 'цицка, града' (во честа употреба pl: *гӑ́рди*) ~ *и óде фáште, си-ӑ-сéче гӑ́рдӑта. Му-ӑ-згутву́ве* [дојранско-кукушка регија].

**гӑрдéе** impf 'боледува, не се развива успешно' (не напредува) ~ *бустáно гӑрдéе нéшто, н'óо би́ве* [ПК,II, 37].

**гӑргáл'ка** f 'јаболкото на грлото (кај мажите)' [ДК,104]; [ДС (Ч)]; сп. *гáлцка*.

**гӑргӑлéнки** pl 'измет од овци, кози, зајаци' [СК,322]; сп. **гӑргӑлéшки** pl [ПК,II, 37]; (со исто значење во односнава регија – Дојранско и: **бӑ́рбул'á-нки**) [ПД,125].

**Гӑ́рк** m 'припадник на грчката нација' ~ *ут-Куку́ш би́ше, нé-ј Гӑ́рк, нáшо си-гувóрше, мӑкидóнцко. Он нӑ-у́чше нáс. Кутни́ӑ шó гувóрме и óн* [ПК, II,320]; ~ *ти ми́слиш от-éј гӑ́рцко, ама уф-нáшто сéло нéмше ни еди́н Гӑ́рк* [ПК,II, 319]. Информаторот е од с. Гӑрбашел, оддалечено само неколку километри од Кукуш; податоците се однесуваат на периодот пред Балканските војни.

**гӑрклан*** m 'предниот дел на вратот, горниот дел од душникот, веднаш зад усната празнина' ~ *ма путиснаха на мен, ми вӑрѕиха рӑците и нозите и извадиха ножот, ми го туриа на гӑркланот* [МС (В),74]; сп. **грӑкл'áн бáница**.

**гӑркл'ани́к** m (сп. **гӑрклан**) ~ *ќи-т-јо измӑ́кнум гӑркл'ани́кут* (така му се заканува посилниот на послабиот кога се караат, пр. постариот брат на помладиот) [ПК,II,37].

**гӑркумáн** m 'тој што е определен за грчката кауза во однос на Македонија' ~ *аднá кӑ́шта нéма, сé изгурéли гӑркумáнто, сáмо цӑ́рквӑта билée* [ПК,II, 221].

**гăрлáшник** m 'дел од грклaнот, "адамово јаболко" (го има само кај мажите)' [ПК(Г)]; сп. **гắлцка.**

**гăрлéсе*** pf 'засипне, тешко зборува (со зарипнат глас)' ~ *му сă-фатú глáсо, гăрлото, гăрлéсин-éį,* [ПК,II, 37].

**гăрлéсин** adj 'оној што има болно грло и тешко зборува' [ПК (Г)]; исто и: **угрăздăвéін** [ПК, II,37].

**гăрлúк** m **1.**'овчарски стап' (долг, со кука на едниот крај за фаќање на овците) [ПК,II, 37]; ~ *вăртéл, вăртéл, нăпрăвúл нéкуј гăрлúк, тăкá нéкуј чингéл да зăкáче, дăмéк да искáре нăлисúцта* [ПД,157]; **2.** 'куката на овчарскиот стап со која ги фаќаат овците' ~ *уфчáро нóсе стáп уф-рăците, нă-стáпо гăрлúк... áку úма, áку нéма – нéма* [ПД,154]; [ПД,156].

**гắрлица** f **1.** 'жолтосива птица, помала од гулаб' [ПК,II,37]; **2.** 'болка (болест) на грлото' [MS,s,32].

**гăрличáво** adv 'засипнато' ~ *гăрлуту мо-ј уд-нăстúнка, нăстúнин и гувóре гăрличáво* [ПК, II,242]; сп. **гăрлéсин.**

**гăрлúчке** impf 'црцори (птицата)' ~ *врăпчáнто* (= врапците) *гăрлúчкат* [ПК,II,37].

**гắрло** (и: **гăрăлу**)* n **1.** 'орган што се наоѓа зад усната празнина, каде што почнува душникот и хранопроводникот' ~ *мома вода пије, мале / грло ји билеје / грлото ји било, мале / куту остра сабја* [ТГ,52]; ~ *ич' óстави сă, тóс гóстину му дукáрах мрăва мáн'џ'а за да јид'é, как р'éч'и да смýкни идúн кóкал, му утúва на гăрăлуту и úш'тиш'и да си удáви* [MS,t,37]; **2.** 'болест на грлото' ~ *има грло* (= има болни крајници) [ТГ,126]; исто: *чинá гăрло* [ПК(Г)]; сп. **грло дигајне** 'кога крајниците ќе пораснат прилично, некоја вешта жена ќе го вовлече средниот прст во грлото, ќе притисне на едната и на другата страна, за да се *скапат* крајниците и да истече гнојта и крфта. Некои грицкаат *нишадор,* а други варат трева *лопух* и му ја обложуваат гушата на болниот [ТГ,231]; **3.** 'врат' ~ *свалила си гердано от гăрлото и го закачила, та че си легнала* [V,PM,281]; ~ *турú от дóл едúн кóш, си качú на кóшут, тури јулмéкот на гăрлото му, го пéрна кóшот да са обéси* [V,PM,7].

**гăрмáда** (< грамада) f **1.** 'голем куп камења' ~ *и гу-скрúме фадни кáмине, ф-адна гăрмáда, зăрúме гу тáм* [ПК,II,223]; **2.**'нешто собрано на куп, заедно' пр. ~ *гăрмáда л'ýде* [ПК (Г)].

**гăрмú*** impf 'се слуша тресок од празнење на електрицитет во атмосферата' ~ *и са евúха двá оган'é и гăрм'áха срáшно* [ВС (Д),79]; ~ *гăрмú гăрмот'áвица* [ДС(Ч)]; и: **грамú** ~ *Гóспот позná нéговата клéвета, и затовá на-сред'á пăт'у си заоблачú небéту, вати тéшко да грамú* [V,PM,16]

**гăрмитúна** f 'тресок заедно со светкавица кога се празни електрицитет од атмосферата, грмеж' ~ *гу-фăтúло нúку дóш, нúку гăрмитúна у нúку пустилúа мéсто – нéма дéка дăсă-склóне* [ДК,127]; в. **гăрмот'áвица.**

**гăрмот'áвица** f 'силен шум што се создава при празнење на електрицитет во атмосферата'

~ *гăрми́ гăрмот'áвица* [ДС(Ч)]; **гăрмити́на.**

**гăрне** n 1. 'глинен сад со широка уста – *прăснăно, зă-ки́сло млéко, зă-мáсло'* ~ *уфчáрте гу-причикáле, му-дáшле кóлку сáка дă-сă-нăпи́е бини́ца и нă-крáју му-дáшле идну гулéмо гăрне зă-дóма* [ДК,152]; ~ *не знајах, как да га искриам: на тиникиа да га тур'а, ке да га најдат, на гăрне да га кладам, ке да га најдат* [V,PM, 39]; ~ *кога ми боли мехот што правам? Зимам едно гăрне, напкун зимам една пачавра... и га запал'увам* [MC(B), 84]; **2.** 'јадење со месо, печено во грне (убаво затворено, скоро херметички), се приготвува на тивок оган' [ПК,II, 37].

**гăрнéта** f 'дувачки инструмент, кларинет' [СК,322].

**гắрте** impf 'кога кучето пушта глас, 'ржи ' (?)[ДК,104].

**Гắрција** f, top. 'име на јужната соседна земја' ~ *сéтне... сă-утвури́ла вујнáта; Гắрција, Бугáрија, Сắрбија, ти́а би́ли* [ПК, II,251].

**гắрчки*** adj 'она што е во однос со Грција' ~ *ка уддéх уф–Сóлун мă-убличéă гăрчки вујни́к* [ПД,171]; ~ *сé пу-крáјо кắшти, гăрчки кắшти* [ПК,II, 251]; ~ *а сја: излизéă Гắрците, гăрчкăта пули́ција вă-тéрăт, тóă нé кắде мéне, зимáл нă-гóре, бăи́ро* [ПД,172] – уште еден пример за употребата на додатокот за место без предлог; **грăцки** ~ *и бегот запре там, фана да се кара сă него и кажа на сејмените по грăцки, да го забикол'ат* [MC (B),74].

**гăс - гăс** interj 'извик за повикување гуски' [ДС(Ч)].

**гắс*** adj 'орр. на редок, многу предмети или честички близу една до друга' ~ *фắрли, веле, сéстро, чéшил'ут, дą сă чи́не гắста гóра* [ИГ,109]; ~ *нóго-і̯ гắс фăсу́л'о вáадăн* [ПК,II, 37]; ~ *гắста шума* [ДС(Ч)].

**гăсени́ца** f, zool. 'црв од пеперутка, има влакненца со кои ја надразнува кожата [ДС(Ч)].

**гắска** f, zool. Anser 'крупна домашна (или дива) птица, може да плива' ~ *и т'á му дáва инá гắска пу́лна ли́ри н'éтр'ą и му вили́: "самóс да си ја изид'éш'* "[MS,t,33]; ~ *имáш'и инá пéч'ина гắска ут вắнк на пиш'ќу́н'у* [MS,t,56]; ~ *а- пắк на нивéстта му дáвăт сắмо ори́з су кукóшка или гắска пичéна* [УЕ,11].

**гắскин*** adj 'нешто од *гắска,* пр. *мắсо'* [ДС(Ч)]; ~ *гắскино јајце* [ДС(Ч)].

**гắсни** impf 'прави да престане да гори огинот, пр. го полива со вода' [MS,s,32]; сп. изр.: **гắсе вáр** (се кажува за оној што бил пијан и сега пие многу вода и ја гаси жедта) [ПК,II, 158].

**гăсăрóк** m 'машка гуска'; сп. **гắска** [ПК,II, 37].

**гắ-ц гắ-ц** interj 'извик за терање свињи' [ПК,II, 37].

**гắчке** impf 'избегнува конфронтација, одговара двосмислено' [СК,322].

**гăштăрли́а (питéл)** m 'петел со пердуви по нозете' ~ *питéл шо и́ма пу-нóі̯сто пéра* [ПК,II, 37]..

# Д

**да́** (< даде) pf **1.**'отстапи нешто, го стави на располагање' ~ *áп двé лúри му-дá змéут* [ДК, 142]; во северната регија (од Долновардарско) во употреба е и формата **да:** ~ *já тăкá нă-мóж дó: нóсе жéна, нéкуj вуjнúк гу-зéме... нéкăде ак сă-нá:, пá ќи-н-гу дá:* [ПК,II,219]; и: **да́j** ~ *и уткáк и на нúх му дáj дáр нивéстта, кăто крájни свăтóви и рудúни шó си-óдăт ќи и испровóдăт* [УЕ,23]; **2.** 'дозволува' (нешто да се направи) ~ *гу-рăстýрувум и нé им дá:м дă-гу нăпрáвăт* [ПД,166]; сп. уште ~ *аку бóк да:, вéле, сúнко нă-дéк óдиш ти?* [ПД,147]; **3.** – **(сă)*** 'го толерира насилството, допушта да биде повреден и сл.' ~ *ама то бил нéшто рăзврáтин чувéк, пучнáл пу-жé:нте д-иј-гóне ... Дур нéка: нé сé-ј дáла и сéкăл цúцкăта и жéнта умрéла* [ПК,II,221]; сп. **даде.**

**д** (< *да* – во позиција пред збор што почнува со вокал) conj (служи за дополнување на глаголот од главната реченица) ~ *ама то бил нéшто рăзврáтин чувéк, пучнáл пу-жé:нте д-иј-гóне, тáм, д-иј-закáчуве* [ПК,II,221]; – се среќаваат аналогни примери со **да,** односно **да:** (< од сврзникот **да** + кратката заменска форма **ја**) ~ *вуjнú цáро пушчúл, нă-мó-жăт да: зéмăт* [ПД,154]; ~ *даj да: зé:м, да: нóсум вóнка* [ПД,151].

**дạ** conj (во приредени реченици): **1.** копулативни (кога се набројуваат последователни дејства, наместо **и**, **та**) ~ *измикá-рут пá, и тó шó нé-j алúз офчáр... а устáва óфцити, да бéга* [MV,K,311]; ~ *и тугáс тój са наýми за гудинúцата да сă трукалú главáта; ... и за ми дад'éш' идúн дисájќ парú да да jáхна кóн'ч'ạту да да*

*си прим'ăн'а пујнóш пу рýбата* [MS,s,18]; **2.** во адверсативни реченици, наместо **ама, но** ~ *распалáјти ми, да видéјти ми; шо úма дýша и снáга, да* (= но) *кóски нимáл* [MV,K,335]; ~ *па шо фáјда úма човéк, áку да пувéли сăти л'ýди, да* (= но) *ки загýби нéгувáта дýша* [MV,K,284]; **3.** во дисјунктивни реченици (наместо **или – или**) ~ *да úдам, да ни úдам* [MS,s,18] (со два напоредни смисла = да одам или да не одам).

**да** conj (во подредени реченици): **1.** со последично (консекутивно) значење, наместо **што, така што**: ~ *ú сă н'емладúсат крилáта, за ти утинџ'áјат да за пáниш' у мур'éту* [MS,t,58]; **2.** со кондиционално (условно) значење – (**да** = ако): ~ *вилú* (всушност прашува): *"да ја вúдиш', да ја пузнáш' пáк?" – "да ја вúдим, ја пузнáвам!"* [MS,t,26]; ~ *јаз да не се скрију пуд идно камилџко самар / да ме фатише ти, шо ќи ми чинише?* [ME(B),264]; ~ *амá т'ạ ни пýш'там в'éјки и да т'ạ прустú тáтку-ти ... ни знáјат, иксú да знáјат да дóат* [MS,s,18]; **3.** со финално (целно) значење ~ *прати и минѕúл сос писмá на óниј џифаирџúа да си научú дáли е úстина товá, што кáза Кулуф* [V,PM,12]; ~ *вúд'ạ инá пóрта утвóрина, фл'ази тáм н'éтр'ạ, дúј да сă скрúј* [MS,t,56]; ~ *тојнака живот нема да живува, ча јазика гу имам утруван, туку сечи му роговиту да гу изјадам* [V,PM,80]. Заб.: глаголската конструкција **има (нема) + гл. придавка** во примеров ја презентира постарата состојба: постои конгруенција меѓу придавката (*утруван*) и предметот (од м. род); се јавува и како сложен сврзник (**за да**) ~ *и трăгнува суфéринут пр'áв'ạ за да пóј на палáт'ут* [MSt,83]; **4.** 'со декларативна употреба' ~ *му вилú да пóј дóл* [MS,s,18]; **5.** 'во декларативно-интенсионални (комплетивни) реченици, наместо сврзникот **дека**' ~ *аку нé ти вúждах тéбика, ки вéл'ах да е óна нáј-хубава на земјáта* [V,PM.9]; ~ *видé на чешмáта да пúши еднó пúсмо такá: "кóј нé ки пúị от тáја вóда едúн тáс, мăж не си брóи, от жéна по-олчáк іе!"* [V,PM,122]; ~ *кату сед'áши на хáнот, едúн ден чý једúн тел'áл да продáва едná кăшта, да га тéра трúста хил'áда грóша* [V,PM,15]; ~ *тогáс чýл брáт му за нéгу, áма не знáиши и нúту клáваши на умóт да е нéгов брáт трагóвец* [V,PM,15]; ~ *малкио, кату видел брат му да бега, оставил бабите, та фатил и тó по брат му да тăрче* [ШК,V,420]; во примерот што следува има двојна употреба на сврзнички сигнали: **дека + да** – со исто значење ~ *утринáта, кату са научиха граждáните нéгови и комшúите, са почýдиха, дéка да и добúл тóј на пет-шéс годúни толку стóка и да си чúни тóлку богáт човéк* [V, PM, 16] (дадовме богата егземплификација, бидејќи се работи за необични конструкции, непознати во македонскиот стандард; за споменатава

архаична употреба на сврзникот **да** в. поопширно во уводниот, граматички дел); **6** со темпорално значење ('кога'): ~ *нахóж'да цáруваáта мóма да спú* [MS,t,36]; **7.** во релативни реченици (наместо сврзниците **што, кој, којшто**) ~ *"н'ăсă јáс кăтý вáм будалá да фáтам н'éс, ш'у хóд'ăт пу зим'áта, јáс фáш'там да л'áтат на вит'арóт"* [MS,t,75]. ~ *и ја пăта: "ми ни кáзуваш', ч'éнду, кáк тáс тóјта рáбута да си тóлку диб'éла?'"* [MS,t,84].

**да** num 'два' ~ *јутúде на еднó м'áсту и најдé да человéка* [V, PM,262].

**да-така** adv 'потоа' (дури тогаш) ~ *после и колакот големојут двамата ки го разбијат на два комати, да така за седнат, да стор'ат здраво-живо* [V,PM,251].

**да** part **1.** за образување на кондиционал, наместо 'би' ~ *и така на 105-годишен човек – ала(х)-билир може да и повиче – кăсмет биде да пул'ам на стари години* [MC(B),77]; ~ *му вéли гимицúата: "господúне, óшти нéма да úдими на господáру? Тој сегá мóже да* (сп. 'можеби') *ни чáка"* ... [V, PM,14]; ~ *аку немам тиа камени вăрзани аф ногите ми, можи-да* (=можеби) *да пристăпнам"* [V,PM,44]; **2.** 'изразува блага заповед – нека' ~ *му вéли: "такá не знáм јáзика да сăдјам; дá изл'áзи и змијáта на зéмјата и дватá дá ви глéдам, тогáс да ви сăдјам!"* [V,PM,111]; **3.** за изразување на желба ~ *му вéли на граматúкот му: "а брé сúнку, зардú мéника тóлку што си теглúл, тúа парú, штó берá от тáму, сúчките да сá твóја"* [V,PM,25]; **4.** за изразување на идност, наместо партикулата **ќе** ~ *и отиде да улови, дека да најди, от чешмата мајката, и терајке-терајке га најде и га затăкна* [V,PM,42]; ~ *пóпут ... сахáтут гу им'ăш'и у ранкáта и гу гл'éндаш'и, кугá да дóјди óсим* [MS,t,68]; ~ *му отговори: "защто сам бăрзоходец та, аку немам тиа камени вăрзани аф ногите ми, можи-да да* (ќе) *пристăпнам"* [V,PM,44]; **5.** за засилување, во комбинација со парт. **ќе** ~ *и стана да си бега, и змиата по негу киниса. Татку ú га вели: "дека ке да идиш тинака, керку?"* [V,PM, 80]; ~ *ке да ти дават момите му, да ти оженат сос млогу стока* [V,PM,85]; **6.** за засилување на условноста, во комбинација со **ако** (укажува на резултатот што е последица од одредени услови) ~ *да му тераш четириjси мулита и четириjси чифта хорали празни, ча, аку да га земиш момата, сака да товариш и прикиата* [V,PM,43]; ~ *па шо фáјда úма човéк, áку да пувéли сăти л'ýди, да ки загýби нéгувáта дýша* [MV,K,284]; **7.** 'изразува согласност, одобрување – нека' ~ *"а, а, за ѓунлуци не плаќам, кој сака, да седи, а кој сака, нека сă вăрни"* [MC(B),90].

**да не** part 'прашално, изразува несигурност, дали' ~ *викаха: "еј Трајко! Еј Трајко! Да не виде една кобила с две ждребин'а?"* [MC(B),86].

**даап** interj 'укажува на извршување на некое дејство (отворање)' ~ *óде прáо нă-пинџéрта. Даап пинџéрта, ă-утвурýва*

[ДК,134].

**дава́** f 'конфликт, кавга, тужба' ~ *фа́тиха да сӑ ка́рат: "јо́к ја́с за ја в'е́нам, јо́к ти́ за ја в'е́ниш'!" Ути́ди дава́та дур на ца́р'у* [MS,t,19]; ~ *кади́ја би́ш'и Настради́н–хо́џ'а. Му вили́ "јас утр'ӑ за ја ви́д'а тфо́јта дава́"* [MS,t,55].

**дава́аштем** adv 'давајќи' ~ *дур зе́вӑт ца́рут дӑ-му-ӑ-да́де та ша́пкӑта нӑ-не́го дӑва́аштем сӑ-сто́ри про́со* [ДК,141].

**дава** impf **1.** 'врачува (подава), остава нешто на располагање' ~ *с'е́дна на суфра́та па́к казди́сан и то́ј близно́јут-му аратли́к му да́ва ви́но сӑс фарма́јќ* [MS,t,60]; ~ *ја з'е́ва нас книга Анг'елус Кири́ју, му ракч'е́хнува, му пи́ш'и, ина́ дру́га кни́га му да́ва* [MSt,17]; ~ *отговори му: "бра́т ми са́каши да до́јди сега́ со́с ме́ника, а́ма и́ма та́мука да зе́ва да да́ва верисента"* [V,PM,19]; **2.** 'враќа' ~ *те му вел'ат: "го биими, зашто тос христианин борчлиа ни б'аши, имаши да на дава триста и педесет гроша"* [V, PM,173]; **3.** 'отстапува нешто според извесна надокнада, продава' ~ *Катарина вино пурдавала... / на терзији вино не давала* [ТГ,196]; ~ *па́к изл'а́зи ца́р'увата мо́ма, му вели: "ко́лку га да́ваш смо́квите?"'* [V,PM,29]; ~ *ни́фте-ј да́вӑхме ус-ке́сим, јӑрја́* [ПК,II,319]; **4.** 'храни, остава храна на човек (или животно)' ~ *по́чнӑт дӑпура́снӑт, ќи-м-да́виш ли́ста, гра́нкички, ли́ста мӑле́нки, лӑста́ре ут-цӑрни́чки* [ПК,II,215]; **5.** 'родителите даваат согласност ќерка им да се омажи ' ~ *гуле́ма би́х... Ка́к не, туга́ј ас са́кӑх ерге́н, туга́ј. Ми́це Го́шовјо: ерге́н би́ше, мӑ-са́кше ме́н, а́ма не́ мӑ-да́вӑха уд-до́ма* [ПК,II,343]; ~ *му вели: "брате, ету фалан богат ти дава момата му сос толку стока, еди-друг ти дава толку хил'ади гроша и момата му"* [V, PM,85]; ~ *мори, што ме даде, мила ле мале /... на кука бугата, мале / мори на момче малечко, ле мале* [ТГ,141]; **6.** 'прави некој да биде болен, го казнува' ~ *и́дӑ ѓа́вуло нӑ-ста́рио му-да́ве е́дна ќе́л', една кра́ста, сӑт ра́ни стӑна́л и л'у́:то дӑ-бе́гӑт уд-не́го* [ПД, 144] (сп. клетва ~ *дӑ да: Го́спо аи́р дӑ не́ ви́де* = да му се случи несреќа) ; **7.** 'дозволува' ~ *и не давум преко нихка пиле да пралета* [ТГ,40]; ~ *гу-рӑсту́рувум и не́ им да́м дӑ гу-нӑпра́вӑт* [ПД,166]; ~ *ма́лкоту си нара́сти, се́ мӑжки дре́хи му кла́ваши цари́цата и на дру́г не́ да́ваши да гу ба́ра* [V,PM,111]; **8.** 'го отстапува, односно дозволува да биде фатен и да му се направи зло' ~ *са мачиа они да не го дават човекот* [МС(В),71]; **9.** 'овошно дрво раѓа плодови' ~ *грозде да дават сус туваре / да си варме слатук пикмез* [ТГ,435]; ~ *ди́ву не́што, пло́дно не́ко: дрӑ́фце, али ло́ши пло́дуве да́ве. Диву́рката тре́ба дӑ сӑ кӑле́ме* [ПД,124]; **10.** 'остава противвредност (пари) при купување, или размена – плаќа' ~ *на те́бика ти каза́х за да зна́еш, ка́к си да́ва един гро́ш за ри́ба!* [V,PM,17]; **11.** 'набира млеко' (крава или овца) ~ *уд-о́фца мле́кто но́го-ј дибе́ло, ама ма́лце да́ве*; **12.** изр.: **да́ве џуа́п** (= ги надзборува другите, не допушта

да му биде припишано нешто лошо) ~ *е, е, е тąквá-ј Лúна, бăрбąнцúкта, óна нă-стó дýши цуáп дáве* [ПК,II,159]; **му дá-ва мјухлéт** (= му одредува рок – за некоја важна работа); **ни-н дáва рăнка** (= не се решаваме, не ни е драго) ~ *"бóлкит'ą ни кáцат, амá на нáм ни-н-дáва рăнка да рич'éми, ч'ą ни кáцат, заш'тó л'уд'éту н'éма и-сă разбул'áват и такá ни глáдни за устáними!"* [MS,t,42]; **дáве гóзба** (= прави веселба) ~ *óдма дрýгăта дéн дáве гóзба, ги-збéре сúте кој уд-дéка* [ПД,169]; **дава одговор** (= одговара) ~ *кујумџúите са чýдет, кáк да си чúни тáја рáбота, на цáрјут му вéл'ат: "ефéндим, да си чýдими мáлко, типăра ти дáвами óтговор"* [V,PM,137]; ~ **дáвам нóјма** (= со таен, но договорен, знак соопштува нешто)' [MS,s,20].

**дáве** impf 'убива со давење, со задушување, пр. кога потопениот во вода останува без воздух и ỳмира' ~ *уд-нóгу вóда шу-гридéла ут-плăнúнта и му гу дáвăл дубúтукут, туга сил'-áјнте зăфăтúле дă-прáвăт кýј-ќи нăкăј плăнúнăта* [ДК,153]; *нивистýл'кта-į дáве пúлчките* (= невестулката ги дави пилињата) [ПК(Г)].

**дáвани** n 'прави нешто достапно, да може да се земе' (чл. *дá-ван'éту*) [MS,s,20].

**даванúна** f 'давачка што се дава на власта, данок' ~ *кáк видéха такá, поклонúха глáва на Половúнмицáн и му дáдоха двáјсигодúшна даванúна* [V,PM. 108]; ~ *имáло ... човéци, штото бéха млóго асúи: даванúна на цáрју не му дáваха двáјси годúни* [V,PM,107] ; ~ *нá цáрчината ... сúчки плáштат еднá даванúна* [V,PM,115].

**давации*** m 'тој што тужи' ~ *јаз имах на Стамбул давации и не можех да одам, и го пуштах него с други л'уди* [MC (В),82]; ~ *о-тáмо грăнчáринот и ширланџúăта отúдоха на кадúата, давацúи са чинúха, сáкаха имáниту от барлúвојут* [V,PM,127].

**давацилук** m 'тужење, спор' ~ *тогас те фатиха јако давацилук сос него, га алтуниту от него ги сакат* [V,PM,181].

**давиа*** f 'тужба, судење, процес' ~ *ама јуруците имаха ил'ам от пашата; затуј ни сардарот не можеше да направи ништо и а пушти давиата на Солун... напкун чиниа давиа јуруците на пашата, си собличаха голи, сини от ќутек* [MC (В),74]; [V,PM,365]; и **дăвúă** ~ *нéма гáре дéкă дóт ут-пóпăфта дăвúă* [ПД,162]; уште и **давá**.

**давлúф*** adj **1.** 'земја (нива) што раѓа богато'; **2.** 'овошно дрво што дава многу плодови' [MS, s,20]. Ова значење што Малецки го посочува од Солунско, од другите долновардарски говори не ми е познато, но имам забележано подруго значење: **(за)давлúф** 'плод од овошје (пр. дуња и сл.) што има малку сок и при јадење задавува' [ПК(Г)].

**д'áвол** (и: **дјáвул**) m 'натприродно суштество, симбол на злото' [MS, s,23].

**д'авóлцки** adj 'она што му припаѓа или прилега на лошиот дух' ~ *му дáл на них пувéла наврąс д'авóлцките рăги* [MV,

K,323].

**д'аволча*** n, dem. од 'дјавол' ~ *д'аволчато сă-дрăпновало и сă-мăчило да побăгнă, ал как видăло чи нăма кортолуш...* [V, PM,290].

**давран маин** изр. 'застанете, не мрдајте' ~ *а он как фати да бега, нија гледáки на него, што се залуде тиј, а зад нас јуруците с пушките, кринати викаха: "давран маин"* [MC(B), 73].

**даврандиса (си)** pf **1.** 'се противстави, почне да дејствува' ~ *царцките л'уди извадили сабите, да гу заколат. Детенто по-напрет си даврандиса, сос един бардак и уклавал петнајси души* [V,PM,225]; **2.** **дăврăндúсе (сă)** 'се поврати (поправи) по прележана болест' [BV,41]; ~ *нóго-į слáп, глидáјте мáлччко дă-сă-дăврăндúсе* [ПК,II,41].

**дада** f 'девојче што се грижи за мало дете – бебе, додека мајка му работи в поле'. За помошта околу детето во летните 3-4 месеци, кога мајката работи в поле, како награда на *дада ú* се купуваат кондурчиња и фустанче [ТГ,117].

**дад'é** (и: **даде, дади**) pf **1.** 'на некого му стави нешто в рака, му подаде, односно го остави покрај него' ~ *гу фарлú н'éтр'ạ у мур'éту и сă вăрна да му дад'é лúрата* [MS,t,70]; ~ *за вéзми кóниту, за ха напýј, за му дад'é да идáт ч'умĕн'* [MS,t,67]; ~ *вил'áт паш'áта и валúту "óш'ти н'éма за ни дад'éш' да-јăд'-éми?" – "Н'ăј варéна мáнц'ата óш'ти!"* [MS,t,55]; **2.** 'подари' ~ *о-тáмука пáк киниса, отúде на друг грáд, и там Госпот му дадé едúн кăсмéт* [V,PM, 8]; ~ *на нáјблúзнију аратлúк му ни кáза, кутрá ипархúја за му а дад'é* [MS,t,60); **3.** 'роди нивата (дрвото) – донесе (даде) плодови' ~ *нă Кạрá Тупрáк нúạфта нúшто нé дạдé вáа гудúна* [ПК(Г)]; ~ *и нáз гудúна сăфт'é сăфт'é за дад'é пóмрăва грóздици* [MS,t, 4]; **4.** 'одреди казна' ~ *и пнивмáтику сă ч'ýди, ш'тó канóн да му дад'é, н'éгувúт'ạ гр'ăхуви бис кандáр' бúха* [MS,t,43]; **5.** 'награди, плати' ~ *за пијéш' иднó кафé, за му дад'éш' на д'ăт'ạнту за иднó кафé иднá лúра* [MS,t,82]: **6.** 'вработи' ~ *сă ч'ýд'ạш'и на ш'ó рáбута да гу дад'é* [MS,t,81]; ~ *нáва капитáнинут и гу пăта: "јáс брăкам рáбута, áку úмаш' да ми дадéш"* [MS,t,84]; **7.** 'вклучи во некаков аранжман, ангажира' ~ *и јáс кутý сирумáх ч'ув'ăк битúсах скул'óту, м'ạ дáди мáјка да сă наýч'ạ занајáт'* [MS,t,87]; **8.** 'родителот изрази согласност ќерка му да се омажи (за некого)' ~ *тука имаш поклон от цар'ут, сака вашата керка да му га дадеш* [V,PM,45]; ~ *мори, што ме даде, мила ле мале /... на куќа бугата, мале / мори, на момче малечко, ле мале* [ТГ,141]; **9.** 'продаде' ~ *да му ги дам на Георѓовден јагăнца, и 12000 оки трева, ... му ги удавил, и 40 лири пари от кăшлата долу а дадел* [MC(B),87]; ~ *áрна еј јóнцạта, áма за кóлко ќа:-дáде* (детелината е квалитетна, но колку пари ú бара); **9.** 'дозволи' ~ *нé дạдé чувéк дă-стăпне уф-двóрут* (= не дозволи човек да влезе во дворот); **10.** 'во вимето набере

млеко' ~ *и́мăхме адна кра́ва, а́ко: ра́ниш но́го мле́ко ќи-даде, ама устана́ до́лце*; 11. – **(си)** 'се случи' ~ *си прикажу́ваа су не́гу... вел'а́ле за у́мир не́гуво, шо ки си да́диши на Јерусали́м* [MV,K,327]; 12. изр.: **дадé насаа́т** (= докаже) ~ *си разл'ути́л и му ве́ли: "а́ма ви́а сирома́сите и зна́ите мло́гу да вре́вите, и не можи не́кој да ви дадé насаа́т"* [V,PM,17]; **да́де пра́вина** (= прогласи некого за невиновен), односно **да́де кри́вина** (= прогласи за виновен) ~ *по кра́ј море́ту и гу најдо́х това́ чове́к та́мо, и ми каза́ си́чко, што истрада́л... но не чини ха́рно, што му дадé пра́вината на тиа, а на това́ чове́к сирома́х кри́вината* [V,PM.8]; ~ *на тре́тиа рекăл:* **"на те́б'а Го́спот нека дадé!"** (пожелување) [V,PM, 254]; **даде по плешчите** (= изнатепа некого) ~ *тога то, ка га видел на такăф хал разбрал оти била пиена и га фанал сос едно дăрво, и и́ дадел по плешчите* [ШГ,V, 417]; **даде заповед** (= нареди нешто да се изврши) ~ *адно време адин цар дадел една заповед* [ШГ,V,417]; **даде молитва** (= благослови) ~ *де́тето... оти́де на та́тко му, му ве́ли: "та́те, да ми дадéш твóјата моли́тва! ја́зе ќе да́ и́дам да си те́рам кăсме́т* [V, PM,207]; **да́ј-си по́пе же́:нта, а ти́ (о́ди) уф-дăрмите** (се кажува кога од некого се бара она што и нему му е потребно) [ПК,II,159]; ; **да́ј-мо: ста́по** (откажи ја соработката, набркај го) ~ *а́к не́ рабо́те ка́ тре́бе, да́ј-мо: ста́по, а́јт су-здра́ве* [ПК,II,159]; **да́ј-ми, на́-ти** (се кажува за некоја нерационална, формална размена – земање, давање) ~ *шо́ па́ мј-о:-но́сиш, не́ ќи-пра́вме да́ј-ми, на́-ти* [ПК,II,159]; **да́ј-си са́бур** (зборови на поткрепа кон човек што доживеал несреќа = смири се) ~ *го́спуди да́ј-му са́бур, дă-мо́же си-ј чу́ве де́ўта* [ПК,II,159]; **да́л-Ко́л'о, зе́л Ко́л'о** (се кажува кога нешто се прави формално, пр. кога ќе даде нешто, но потоа ќе го поврати даденото) ~ *то́о-ј: ќи-ми-до́нциш, ќи-ти-до́нцум, то:-ј да́л Ко́л'о, зе́л Ко́л'о* [ПК,II,159].

**да́дина** adj (само во ж. род) 'свршена, односно мажена' ~ *"ба́бо, ве́ле, да́дина-ј мо́мта". И гă-да́ве мо́мта. Нăпра́ват адна сва́дба, адна чу́дба* [ПК, II,263].

**д'а́ду** n 'вид јадење – исецкан џиѓер од младо јагне ставен и печен во желудец, ширден' [ВС(Д),69].

**даи́** m 'брат на татко или воопшто постар човек' ~ *тогас ќусе даи́ му вели на него; "јазе ти изваждам, ама си закăлнаваш, за да не кажиш на д'адо ти"* [V,PM, 207].

**дај Будобро** 'отпоздрав на *дубрувечар* (односно на *добăр ден*) ~ *ја и ричех, мале, дубрувечар / малој моме! / она не ми ричe, мале / дај Будобро* [ТГ,51].

**дајак** m 'тепање, удирање, ќотек' ~ *ка ручах хубаво, чиних хазăр кон'от, оште един дајак му дадех и го накарах да оди пред мен* [МС(В),91].

**дајлан** adj , fig. 1.'висок, виток (пр. младич)' ~ *на госте да*

*јоде јуф негув крштеник / јуф негув крштеник дајлан ми Гоце* [ТГ,276]; во долноварардарската регија присутно е фамилијарното име *Дајл'áнци*; **2. дајл'áн** 'заграден простор со мрежи во езерото каде што ловат риби'.

**дáјма** (: **дајамá**) adv 'непрестајно, секогаш' ~ *и на визúрја мислатá му билá дајмá на дéтето, а пак дéтето, катó са пришлé, ни казовало* [V,PM, 257]; ~ *и она му рече: "добр'а да дојдиш! И јаз имам мăж на курбет, дајма гу чекам да дојди: има сега петнајси години ни го чух, ни ме чу и он, не знам, жив је или омрен* [V, PM,163]; сосема исто објаснување за споменатиот турц. дава и Ст. Романски во речникот кон Зборникот на Верковиќ [V,PM,533]; меѓутоа М. Малецки во контекстот ~ *раж'анúната ... ја з'éват кúхајúту, ја зан'éват на мáдрата, ја прáјат за зимáта дајамá да мýј тóплу на уфц'-ắт'ą* [MS,t,67], поради немање можности да ги запознае деталите на говорот во Солунско зборот го објаснува погрешно: **дајамá** 'покриено, зимско трло' [MS,s,19]; еве уште една потврда од друг извор (од Кулакиското евангелие) за точноста на првоспоменатото значење ~ *óти нéговúти Ангели дáјма* (= непрестајно) *а глéдат лúцито на Тáтко ми* [MV,K,262].

**дајрé** n 'музички инструмент направен од кожа растегната на дрвен обрач по која се удира со рака' [ПК(М)].

**дáк** m 'рид' ~ *пу-дáго* (по ридот) [ПК,II,38]; сп. *Кąрáдак* – планина во Кукушко

**дакúка** f 'минута, малку време' ~ *и си з'éват рăнка ... ут пéт' дакúка с'éтн'ą трăгна пампóр'ут* [MS,t,84].

**дакле** part 'значи' ~ *дакле Кулýф ф морéту а тýка да си одáви, а тáмо, далгúте гу извадúха по-напрет тáмо, дéка сáкаши да излéзи* [V,PM.8]. Во Зборникот на Верковиќ примери со **дакле** има повеќе, но бидејќи при анкетирањето на бегалци од Долноварардарско не го сретнавме, исто така не го забележивме и во други текстови од оваа регија, тогаш може да се заклучи дека запишувачот на приказните бил повлијан од комуникацијата со Верковиќ.

**дáл*** f 'гранка' ~ *лам'ắт'ą сă скáц'ąха на висóкат'ą дáлуви, хúтра Пéтри сă скáци на дóлнăт'ą дáлуви* [MS,t,75]; ~ *му вилú: "ти да пóш' на идúн распăнт' да с'ắш' бустаннăк ... за с'ắш' и три глáвн'ą на-пóпуку, кугá за вúдиш' да пýснат дáлуви, тугáс да знáш' , ч'ą ти сă плат'éни гр'ắхувéту!"* [MS,t,43]; сп. **далка.**

**дáл'** conj (при индиректно прашање) **1.** изразува сомневање ~ *си-úде на-сéлуту и са-ч'ýдеше, дáл зéме н'áшту* ]ВС(Д),81]; **2.** 'можност, условност – ако' ~ *бугáрска вóјска нéмше, слáбо нă-Сóлун, дáл' úмше адна дивúза, нéмше ајн-две пóлка* [ПК,II,218].

**дąлвéра** f 'нечесна трговија што најчесто се прави во време на безаконие, пр. за време на војна' [ПК(Г)].

**дąлвéрąџúја** m 'човек што се има збогатено на нечесен начин, без норми и закон (особено во време на војна)' [ПК(Г)].

**да́л-фӑсу́л'** m, bot. Faba 'вид грав, расте високо, најчесто се сади со пченката за да се витка по неа' [ПК,II,38].

**дала́к** m **1.** 'внатрешен орган кај човек или животно – слезина' ~ *сплина ви́киме ни́ӑ, а Ту́рџте ви́кӑт дала́к* [ПК,II,239]; **2.** 'болест, станува оток на кожата'. Се лекува така што се зема кора од орев и се става на отеченото место. Потоа кората се става во оџакот да се суши. Народот верува дека *далакот* ќе се исуши и ќе исчезне, исто така како што се суши кората во оџакот [ТГ, 242].

**далди́се (си)** * pf **1.** 'се нурне некаде'; **2.** 'се занесе по нешто' (пр. по нечија убавина, по некоја идеја и сл.) [BV,40]; ~ *си искарах шарен кафал / си засвирех спурти нихка / далдисах си в кафал* [ТГ,338].

**дале́к*** adj, 'далечен', opp. на близок ~ *си утúди на дале́ко ме́сто* [MV,K,281].

**далеко** (и: **дале́ку**) adv **1.** 'на извесно растојание, opp. на близу' ~ *как тегли конџот, тиквата фаќаше да прај гӑр-гӑр-гӑр – много на далеко се слушаше* [MC(B),86]; ~ *утúдуха мло́гу дале́ку на ина́ пул'а́на, ги замрач'а́ та́м на на́с пул'а́на* [MS,t,46]; во примерот: ~ *напкун они пуштија един човек колко един сахат далеко от селото* [MC(B),87], оддалеченоста се мери со времето потребно да се стигне накаде; **2.** 'долг период од време' ~ *о́ште ќ-и́ма зи́ма, да̣ле́ко-ӥ ле́тто* [ПК(Г)].

**да̣ле́ч'** adv, opp. на близу (далеку) [ВС(Д),62].

**далеч** adj 'далечен, opp. на близок' ~ *му рекох: "дојдох от толко далеч пӑт, ки влезам да га видам"* [KC(B),87]. Сп. **далечин.**

**дале́ч'а** (и: **дал'е́че**) adv, opp. на близу ~ *а пак хала́јтката, ка гу видела от дале́ч'а, позна́ла го и ка́зала на маж'а́ си* [V, PM,255]; ~ *и като́ вӑрв'е́ше, ви́де от дал'е́че адно н'ашту като́ два би́ола* [V,PM,261].

**дале́чин*** adj 'тој што не е близу' ~ *оти́де на еди́н гол'а́м базирѓа́нин, са глави́ таксилдарин, да му бере́ верис'а́нта по дале́чните места́* [V,PM, 20]; ~ *вја́хнали на бӑрзи ко́ни да по́дат на чу́зда зе́мја дале́чна да прода́ват џифаúрите му* [V,PM,26]; ~ *ти са мо́л'а да ми зе́миш, да ми отне́сиш на не́кој дале́чно ме́сто, да си џја́нем на́ не́кој чове́к* [V,PM, 108]; (формата **дале́чно** – освен за ср. се употребува и во комбинации со м. род).

**дали́** part 'прашално: може ли, зарем' ~ *и ве́ли на ста́рата: "еј ба́бо, дали́ ми да́ваш една́ диво́јка о-те́зи?"* [V,PM,9].

**далга́** f **1.**'извесна количина вода покрената од ветар, бран' ~ *ету гле́дат еди́н чове́к на море́ту, една́ дӑска и́маши под не́гу и си бо́риши сос стра́шните далги́* [V,PM,24]; ~ *а ту́ка да си ода́ви, а та́мо, далги́те гу изваду́ха понапрет ... гу фӑрли море́ту на сухо* [V,PM,8]; ~ *кунди́са ('с'е́дна') и то́ј на идна́ ада́... и та́м ч'а́каш'и, бе́лки гу фарли́ далга́та икаро́ту на су́ху* [MS, t,58]; [BS,41]; **2.** fig. 'состојба на голема презафатеност' ~ *уф-гуле́ма да̣лга́ сме*; **3.** fig. 'кога организмот е опфатен од

голема температура' ~ *уф-дạлгá éј* [ПК(Г)].

**далгắч** m 'пливач' (тој што е меѓу далгите = врановите ?) (*далгắч'ка* 'пливачка', *далгắч'ạ* – pl) [MS,s,19].

**дáлка** f 'дебела гранка од дрво' [СК,322]; сп. **дал.**

**дáлч'ạ*** n (dem. од **дáл** 'гранка') ~ *си удрúва Ифтúм'у т'уфéјќу на рáмуту, прумúна прис гла-вн'áтạ, ги глéда главн'áтạ сă пýснали филúз'ạ (дáлч'анта)* [MS,t,44].

**дама** f **1.**'одбележани квадрати на нивата (со помошта на јаже) според кои се садат дрвца, пр. *црнички'* [ТГ,408]; **2.**'игра слична на шах' (најчесто ја играат мажи), [ПК(М)].

**дамáр** m 'потекло, род, раса' ~ *от дóбăр дамáр* (за човек, коњ и сл. = од добар род) [BS,41].

**Дамбуво** n, top. 'име насело во Гевгелиско – со зачуван назализам, што во живиот говор, се изгубил' (се однесува на период од почетокот на нашиов век) [ТГ,428].

**дáмга** f **1.**'точка на ѕид, на облека (од боја, мрснотија и сл.) – петно' ~ *аднá дáмка удрúл нă-врáтта, дă-сă-знá· уф-ко· кắшта дă-сă-вắрнăт* [ПД,170]; ~ *кóј нé ки-дóјде, ко· кắшта нé ки-дóјде дă-зéме пáри да· билéјите, дă-ј ýдрите дáмка, дă-нé-зăбắрките, уф-тó· сă-пáрте* [ПД,170]; во Серско **дáмка** 'петно на алишта, на лице' [ДС(Ч)]; **2.** 'печат, знак' ~ *они му рекоха: "как го продаваш?" И тој им рече: "по една дамга ва удривам на ганзот"... му удри по една дамга и на дваминатạ и мо даде за пиле млеко от бивол млеко* [V,PM,160];[BV,41]; **3. дáмгạ** 'пега на лице' [ВС (Д),67]; обично во мн. **дáмги** 'жолти точки по лицето' ~ *úма пу-лúцто брáдуфци, дáмги, дáмги им вúкиме, прéхни нă-дрýги мéста, ама нúй ин-вúкиме дáмги* [ПК,II,240]; во Сол: **дăмгá** [BS,41].

**дамкалија** f 'болест кај свилената буба, се јавува во последниот, односно претпоследниот период од развитокот'. Свилената буба добива по грбот сивкасти и црни пеги и за еден ден се разболуваат сите буби и умираат. Евентуалната помош се состои во тоа (ако се забележат благовремено) да се отстранат болните пред да ги заразат другите [ТГ, 412].

**дамла** f 'болест, излив на крв во мозокот, апоплектичен удар'; се јавува во синтагмите: ~ *о-удрú дамлá (на тóс ч'ув-ắк)* или ~ *му пáдна дамлá* [MS,s,19]; ~ *шо дá вúди! Он кắту арслáн, димéк бéл, цăрвéн... а та кýтра нивéста кắту глáмја... а нăвиднá глá-вта... а нáпкун пăднá у дăмлá* [УЕ,4]. Во својата немоќ роднините на болниот, кога го фаќа болеста, му ги тријат вратните жили, го удираат со шамари, на главата му истураат вода [ТГ,244]. Кај Будишевска: **дáмла** 'парализа кај човекот, обично како последица од излив на крв во мозокот' [BV,41]. Во Гевгелиско се вика уште и **кáпка.**

**дамлосан дамлóсан** adj 'парализиран, обично како последица од излив на крв во мозокот' [BV,41].

**Дана*** f (возможно и **Дано** – во својство на субјект) 'ж. л. име во Долновардарско' ~ *та ја поклела и рекла: "Дано, керко, да сă хич не наврevиш"* [V,PM,292].

**Данајков Рид** m 'име на рид во реонот на село Ватилак – Солунско' ~ *една вечар, каде сахатот три ноќа – му вел'ат на то место на Данајков Рид, там овци пасах – дојдеха двамина Арнаути право на мен* [MC(B),74].

**данáк** m 'млад јунец, теле' ~ *и а звадéјте данáкут ранéтито, заклáјти гу* [MV,K,281]; ~ *малéч'ку т'éла ут дв'ă̋ гудúни* [MS,s,19].

**данáчка** f 'женско теле од 2 г.' [TГ,373]; [ИГ,124].

**дан'é** adv 'дење' ~ *и такá ед'éше испишúн по една̋ окá, по-сéтне двé, и сéтне по трú, дýр и девéндесéт окú го напрáви, на дане̋ из'áваш'а* [V,PM,261].

**дạнгạлáк** m 'груб назив за крупен човек, недоволно интелигентен' ~ *н'о· бúве зă-ýчне, дáј му сáмо дạ-шкúте кут-дạнгạлáк* [ПК(Г)].

**дано** (< дăнó*) n 'долната страна на сад' ~ *хеј мори, моме јубава... / што ти е бело то грло / куту на филџан то дано / филџан је палин ракија* [TГ, 159].

**данó** 'дај боже' ~ *сúну л'у бре, Стујéни / пúтај, распúтвај / данó сă пýсти лáжје* [BC (Д),86]; ~ *и тó е-ọстá и мúслẹшẹ дạнó дạ-ọмрјé* [BC(Д),78].

**д'áолски** adj 'она што е во врска со ѓаволот' [ДС(Ч)].

**дáп** interj 'имитира шум при брзо движење, бап, бап' ~ *нăинăш са-стóри идну триндáфел' дéтто. Он сă-стóри идну јáстреп, дáп пу нéго* [ДК,141].

**дар*** m **1.**'нешто дадено без надокнада, подарено – од почит, благодарност (за извршена услуга, за важен настан – свадба и сл.)' ~ *"не мога, синку, сос што да ти благодар'ам, туку нá ти о това кесе и това кепе дар от меника"* [V,PM,33]; ~ *јоште сум јас, лудо, мала и малечка / мала ем малечка, на дванаст гудинки / јоште немум азăр дари начинени.../ колко пари чинат твоји тенки дари* [TГ, 199]. Заб.: во примеров ја среќаваме старата множинска наставка *-и* кај едносложни именки *(дари)*; уште: запазена конгруенција во глаголските конструкции од *има (нема)* + *гл. придавка* меѓу придавката и предметот *(немум дари начинени)*, што презентира една постара состојба. Во пр. ~ *и утвурúле стóката, му дунсéле на нéгу дáр (бахчúш)* [MV, K,306] за словенскиот збор *дар* препишувачот на Кулакиското евангелие не бил уверен дека ќе биде разбран и затоа го дообјаснува со турц. *бахчúш* што несомнено укажува на многу силното турско влијание; **2.** 'прошка' ~ *ним да си чúнити катý óпаки жалóви... истúна вéл'ам на вáс, óти нéма да си нáјди дáр на нúх* [MV,K, 282].

**д'áр'а** f 'болест, неуредна столица, пролив' (дијарија) ~ *úмам д'áр'а;* сп. **дрúскам** [MS,s,19].

**дáра** f 'тежина на садот во кој се мери нешто' ~ *кúло и чéтвăрт бúше, амá о-рạчýнме кúло óти дрý·гто-ј дáра*; сп. фраз.: *пóвиќе дáра, нéго мáсло* (= нешто многу неекономично)

[ПК(М)].

**дара́к** m 'направа за ситнење на грутките по орањето, брана' [ДС(Ч)].

**дара́ци** pl 'гребенци, направа (четка со железни заби) за влачење волна', ги има 2, долниот **дара́к** е неподвижен, а горниот има дршка со чија помош се движи – **пра́ф дара́к** – веројатно во врска со овде присутната употреба на **пра́в** 'десен' (доколку односниов **дара́к** се држи во десната рака). Сп. **гр'е́бинци** (– мн. форма, со исто значење) [MS, s,19]; [ДС(Ч)].

**дар'е́н*** adj 'подарен' ~ *фа́ти да ко́ли на л'а́ву на пра́ву да му сă наби́ рăнка́та и изва́ди ца́р'у ино́ ч'увре́, ш'ту гу има́ш'и дар'е́ну ма́лката́-му мо́ма* [MS,t,35].

**дари** pf 'даде подарок' ~ *то́ј бирика́т н'ắ куртали́са; дур рăнка́та му сă накла́ч'и и јас му ја врắзах сăс тфо́јту ч'увре́, ш'ту м'ạ дари́* [MS,t,35].

**дар'о́ва** (и: **дару́ва, дạру́ве**)* impf 'дава подарок' ~ *гу и́маши мло́гу на севда́, и то́ј са благодари́ мо́шни сос ца́рјут и сла́виши Бо́га, што му дарува́ тако́в кăсме́т* [V,PM,9]; ~ *пусе́стримте пе́ạт: во́ди, бра́че, во́ди / прет ку́м да а но́сиш / кум ќа а дạру́ве / ду́јна ем нạра́нѕа* [ИГ,114]; сп. **дури́сува*** 'дава многу подароци' [MS,s, 24].

**дạрпа́н'** m 'вид сечиво слично на сор, служи за сечење трње и сл.' [ВС(Д),69].

**да́рпируша́н** adj 'нешто разнебитено, разрушено' [СК,322].

**даскал*** m 'тој што ги учи децата, учител' ~ *ја стори тесл-им на даскалите армасницата му, да припорăнче да ја науч'ат сичко – от готвиш, от шиини, от врева, – штото от солунчинате да биде поразумитна* [V,PM,36]; ~ *му вили́: "на т'е́с пари́ да по́ш' да на́јдиш' иди́н ху́баф да́скал да са науч'и́ш' да п'ắш'!"* [MS, t,26]; ~ *ти за ји вили́ш': "да́скалу м'ạ кла́ди мло́гу ма́тима за да п'ắја"* [MS,t,31]; и **даскắл** ~ *идну да́скăл сăнăфа́шта су-не́го, диме́к, ќиу́че* [ДК,130].

**даскали́ца** f 'жена што ги учи децата, учителка' [BV,41]; во Сол: **даска́ла** 'учителка' [B, 41].

**да́та** f 'означен, нумериран ден, месец, година' ~ *ја́ нă-при́мер ва́јн ко́лко сме, де́вăт, де́сăт, нă та· да́та, нă-то· де́н, нăтре́тта гуди́на дă-сă-збе́рăт си́те тро́јца ту́ка* [ПД,146]; ~ *ак са́ке не́ка-ј не́куј рăбутни́к, ама ни́· рăша́вăме зă-ти́· тру́јцăта и зă-три гуди́ни нă-та́· да́та тука, кој ки печа́ле по́вике пăри́, мо́мăта ки-би́де нăне́го* [ПД,146].

**д'а́ул** m 'лош дух, сатана, ѓавол' (според народното суеверие) ~ *ако је кри́ф грабна́ка на варе́на коко́шка кăм л'а́во, пока́зва чи и́ма д'а́ул фаф кắшти* [ВС (Д),80].

**дау́л** (и: **да́ул)** m **1.** 'главина (= дел од тркалото, од запрежна кола, каде што се спојуваат спиците)' [ПК,II,38]; **2.** 'тапан' ~ *ину дăулџи́а су-то́ да́улут ду́мбăл шу ду́мбăл та́му, кă сфắршăл си-гре́де* [ДК,142].

**Дафина** f 'женско лично име забележано во Гевгелиско' [ТГ, 115].

**да́фна** f, bot. Laurus nobilis 'лавор' (зимзелено медитеранско дрво) [MS,s,20]; уште и кај Будишевска [BV,40].

**даш'ó** **1.** conj 'бидејќи' ~ *и р'éч'и ... : "дáј ми туфéјќут, даш'ó дóјх на ќéф, дáј фиш'éџиту да гу нáпăлн'а!"* [MS,t,68]; ~ *"скóру, нив'ăсту, дóнисúми да пúјам мăра ракúја даш'ó сă умурéнт!"* [MS,t,68]; ~ *"дúрму н'éмами óда, да зл'áзими на ниш'úту да éзмими óда, даш'ó úма éш'ти пéт' дни пăнт' "* [MS,t,84]; **2.** adv 'прашално – зошто' ~ *тугáс лам'áта сă уплáш'и и му р'éч'и : "даш'ó тăј уч'úт'ạ ха úмаш' на вăнка?"* [MS,t,74].

**д'ăду** (и: **дéдо, дéу**) m 'стар човек, дедо' ~ *хóж'да, гл'éнда идúн стáр д'ăду; и му вилú...: "éзми н'éс нóж'ниц'ạ, скрúпни ми мăра в'ăж'дит'ạ"*[MS,t,86]; ~ *им'ăш'и удбирáну идúн зимбúл смóкфа за д'ăдуту и гу з'éва сăс н'éгу* [MS,t,86]; ~ *дур дạ ú стúгне них, глéдạт нăзăди и стритýве адин стáр дéдо ... и дéто и пúте: "дéк тăкá бре дéца?"* [ИГ,109]; сп. **стáрију д'ăду** 'на таткото татко, прадедо' [MS,t,54]; [MS, s,19].

**д'ăгунд'ạ** adv 'некаде, било каде' ~ *гу пúта паш'áта "хúч' ни вúд'ạ д'ăгунд'ạ пуидúн вóгни?"* [MS,t,54]; ~ *ни хóждам д'ăгунд'ạ* (= не одам било каде) [MS,s,19].

**д'ăл** m 'дел' (pl: *д'ăлуви*) [MS,s,19].

**д'ăл'и*** impf **1.** 'обработува, делка дрво'; **2.** 'дели' (разделува) ~ *"нá на т'éб'ạ инá каш'ќéта и на м'éн'ạ инá каш'кéта" – сă д'ăлиха пу н'éт' каш'ќéти* [MS, t,46]; ~ *на тáтку-му му сă усанúха парú; тóј ги д'ăл'иш'и, јáс ни кандúсувах* [MS,t,47], [MS,s,19].

**д'ăлани** n 'поделба, делење' (пр. на имот) (чл. *д'ăлан'éту*) [MS, s,19].

**д'ăлка*** impf 'делка, обработува дрво' [MS,s,19].

**д'ăт'ạ** (и: **д'áте, дéте**) n **1.** 'човечко суштество во првите години од животот' ~ *гу вúде момчéто да е млóгу прокóпсану, ги пита на чобáните...: "господáри, вáшо и товá д'áте?"* [V,PM,146]; ~ *то: дéте рăстéл, пурăснáл, стăнáл нăóсум гудúни* [ПД,154]; **2.**'син' ~ *стóри идúн ч'úф крилá на н'éгу, му стóри и дрýк ч'úф на д'ăт'ạтó-му* [MS,t,58]; ~ *ч'урбаџ'úјата имáш'и инá мóма и инó д'ăт'ạ* (= имал ќерка и син) [MS,t,17]; ~ *искулáса Алéксандрóту ут скул'óту – и тóј бúш'и на цáр'у д'ăт'ă* [MS,t,59]; **3.** 'момче, младич' ~ *"афý úш'тиш' тú да м'ạ éзмиш' м'éн'а за мăнч' иднó сирумáш'ку д'ăт'ạ и јáс т'éб'ạ т'ạ з'éвам"* [MS,t,83]; ~ *нарáсти на ч'урбаџ'úјата мумáта, úш'ти да ја тáкми, гу ш'éта ш'úчкуту с'éлу, ут тузú пóхýбаво д'ăт'ạ ни мóж'и да сă нáј* [MSt,14]; **4.** 'машко бебе' ~ *за и кáж'иш' нạ н'éја за да м'ạ ни ч'áка и ш'ту за рудú úти мóма úти д'ăт'ạ да гу крăстити Инсáф* [MS,t,48]; **5.**'војник' ~ *такăм д'ăца* (воено одделение)' [MS,s,20]; изр.: **дéте уд-мáјка ќ-уткрáде** (се кажува за многу вешт крадец, потврден во споменатава негативна активност). Во Солунско е забележан и сложен назив: **мóма д'ăт'ạ** 'вртипоп' [MS,s,20].

**д'ắтинци** n (dem. од **д'ắт'ạ**) **1.** 'дете' ~ *на-стр'ắш'та имáш'и инá мáндра; ч'убáниту ут-стр'ắш'-та ги гл'éдаха пукрáј мéш'л'ắнтáта ч'ạ úма и инó д'ắтинци* [MS,t,16]; ~ *р'éч'и да фл'áзи и д'ắтинцéту, гу фáтиха ч'убáниту* [MSt,16]; **2.** 'син' ~ *ми дáди Гóспут' инá мумýш'ка, ја крắст'ạх Рисáнта, на дрýгит'ạ дв'ắт'ạ гудúни ми сă рудú инó д'ắтинци* [MS,t,3].

**д'ắтл'ạ** n (dem. од **д'ắт'ạ**) 'дете, детенце' ~ *идно́ вр'ắм'ạ иднá авдувúца им'ắш'и идно́ д'ắтл'ạ* [MS,t,81].

**двата** num 'две лица, двајца' ~ *станаха двата от тамука, отидоха во стар'увата пештера* [V,PM,84]; ~ *тóјнака са применú един такăм ú вéли на нив'áстата: "кú úдими сегá нá хóрото, двáта да си фáтими"* [V,PM,131]; ~ *и тắј ја фáт'ạха двáта хáркумáта и ја тýрнаха удáта у бắнч'вата* [MS, t,68]; и: **дватá** ~ *му вéли: "такá не знáм јáзика да сắдјам; дá изл'áзи и змијáта на зéмјата и дватá дá ви глéдам, тогáс да ви сắдјам!"* [V, PM,111]; од примерите се потврдува дека формата **двата** одговара на бројната именка 'двајца', но специфичноста на споменатава форма: дека "се однесува само на живи суштества од м. род", во овие говори (поради мешањето на категоријата род) не важи; имено во примерот што следува формата **двата** се однесува на живи суштества од ж. род (= двете) ~ *ама којá жéна мóжи да чува скрúшна лакардúа аф сắрцето ú?...каде шестиј чáс дојдé мáјка ú на пóвиш да га повиди и, кату зборýваха двáта сос мáјка ú...* [V,PM, 30].

**два-тринајсăт** num 'приближен број од 12–13' ~ *оште сум мала малечка / на два-тринајсат гудинки* [ТГ,37].

**два-троица мина** num '2 – 3 лица од кои едниот мора да е од машки род' ~ *напкун ú рабрах ја, дето крадат овци, пуштих два-троица мина от вечерта: "А да оти да ги најдите, они сега варат месо"* [МС(В),91].

**дваица** num 'две единки заедно од кои едниот мора да е од машки род' ~ *ка си отидох тамо, ка запалех оген, кога фатиха дваица ела, троица ела, как си најдеха* [МС(В), 75].

**двáј-штúри** num 'број 24' ~ *двáј-штúри сáата ус-адúн кăнáп и тăкá, тăкá зăгинá* [ПК,II,239].

**двáјс-óсми** adj 'број 28' ~ *твá бидé нă-Бугóрјца бáш, нă-двáјс óсми áвгуст* [ПК,II,227].

**двáјсе** (и: **двáјси**) num 'број 20' ~ *óт гу-сăрдúсăт тýрцкуто сéло, ќо-збéрăт нă-џáмúта: "дáј-ти пéт лúри, дáј ти дéсăт, дáј ти двáјсе лúри"* [ПК, II,217]; ~ *"алтăни и сребро ми давали, не сам земал, да си чинам кату татко ми чорбаџиа, но земах един тас, што не вр'аднува двајси гроша"* [V,PM,277]; ~ *напýлнувáми двáјси, трúјси калáм'а аналóгус на мутувúлата, ш'ту за снувéми* [MS,t,6]; и: **двáјсăт** ~ *нạ св. Атанáс ... уф Стујáкăво гóстаа, прáваа курбáн двáјсăт-трúјсăт ќýќи* [ИГ, 118].

**двáјсдéвит** num 'број 29' ~ *арáм дạ-му бúде, двáјсдéвит гудúни јáлува бúј и сéга са-чинú тú па сéа дă-та зạкóл'ат* [БМ,

199].

**двáјси ѝ-пит** num 'број 25' ~ *му вилú: "áфиндикó, на кирúјата и ги дукáраха т'éс н'ąш'тá за двáјси ú-пит лúри"* [MS,t,12].

**двáјсич'éтир** num 'број 24' ~ *гу клáвами плáтнуту н'éтр'ą сту-јú двáјсич'éтир сáтą* [MS,t,8]; ~ *си разбол'á тéшка бóлка, гу зафтăкна гăрло; на двáјси четир саáта отгóри умр'á, и гу зарăха* [V,PM,17].

**двáјсигодúшин*** adj 'нешто што постои 20 години' ~ *кáк ви-дéха такá, повнúха глáва на Половúнмицáн и му дáдоха дв-áјсигодúшна даванúна* [V,PM, 108]; ~ *да ми напрáвиш, цáрју, 700 окú, едná топýзка, јáзе да úда да ти избéрам двáјсигодúшна даванúна* [V, PM,107].

**двајсúна** num 'приближен број, околу 20' [MS,s,26].

**двáјспéт** num (adj) 'број 25' (овде со значење: дваесет и петта)' ~ *и сидéме тáм двăнáјс гу-дúни гóр-дóлу. Ут-тринáјсă ду двáјспéт* [ПК,II,222].

**двáјсти** num 'приближен број, дв-аесетина' ~ *цáр'ут им'ăш'и ид-нá мóма двáјсти гудúна* [MS, t,82]; ~ *"нá-ти двáјсти лúрă, за пóш' пáк на кафинéту, ут-вéч'ăра, кугá затáра"* [MS,t, 83].

**двајца** num 'за живи суштества, барем едниот мора да биде од м. род, двамина' ~ *а бе как обикул'ухте там, да теглих с пушката и двајца собурух от вас и тројца* [MC(B),86].

**двама** num 'за живи суштества, едниот мора да биде од м. род, двајца' ~ *"Имаше друг човек с него?"' – "Имаше дв-ама измекари, и ка не му ујд-исе на исапот, ги сиктирисал"* [MC(B),83]; ~ *после и колакот големојут двамата ки го ра-збијат на два комати, да та-ка за седнат, да стор'ат здр-аво-живо* [MV,K,251].

**дванáдесет** num ~ *гуворú Исус: нé-ј дванáдесет сáата дéнут* [MV,K,286]. Во примеров има-ме употреба на прашална ре-ченица без партикулата *ли*, што се третира како балкан-изам.

**дванáјси** (и: **двăнáјсăт, дванáј-сит**) num 'број 12' ~ *тузú за си рич'é демéк дванáјси м'áјн-ц'ą да рáбут'а за трúјси ú-двáта зăмб'ą нú ни фтáсува* [MS,t,41]; ~ *двăнáјсăт бухч-ăлăка нą мóмчто* [ИГ,116]; и: **дванаст** ~ *јоште сум јас, лудо, мала и малечка / мала ем малечка, на дванаст гуди-нки* [ТГ,199].

**двáпăт** adv ~ *тóо пăрстăно дунý-ве, аднóш, двáпăт, трúпăт кá дунáл една згрáда двé-спрáтна стăнáла* [ПК,II,263].

**Двáта Грóба** top. 'место во окол-ината на с. Конско (Гевгели-ско); има остатоци' [ПГ(К)].

**двáш'** adv 'двапати' ]BC(Д),62]; ~ *пóстам двáш на нидéл'ата, сăто стóка шо úмам дáвам на дéсет иднó* [MV,K,280]; ~ *са причу на неговата земја авциолиа јунак, и дваш са пр-ичу неговата удаја от филдиш кокалиту* [V,PM,42].

**дв'á** (|| **две** покрај **два**) num **1.** 'бројна форма за ж. и с. род од 2' ~ *ги рáбут'áш'и ... дв'ă гудúни, дур на трúт'ą гудúни кутрú прумúнаш'и, му дáваш'и с'é либăнúци* [MS,t,44]; ~ *тр'ăбува да ти гу звáј тóј и дрýгуту óку... заш'тó – знáш' – дв'ă уврéјски óч'и, иднó тýр-ску* [MS,t,57]; ~ *му велú: "да*

*ми платúти парúте, што длагóвати на мóј господáрот, ча úма тóлку врéме, блúзу двé годúни, как сти земáли имáниту"* [V,PM,21]; изр.: **двé лубунúци пуд-адна мúшка нé сă-нóсат** (= работите треба да се вршат постапно, една по друга) [ПК,II,159]; **2.** 'бројна форма за м. род од 2' ~ *и тугáс фáш'тами да гу бир'éми пу дв'ẵ, пу три листá* [MS,t, 5]; ~ *тáмо седнá около двé мéсици; сéтни господáрот излезé на магазúата* [V,PM,13]; ~ *и пóсле двé-трú саáти грẵмиш са чинú на небóто, и паднá тéшка мẵнгла* [V,PM, 280]; сп.: **две дни пăт** 'простор што може да се помине за два дена' ~ *как отиде две дни пăт, и на пăт'у најде един јунак, на горaта букити га свиииши* [V,PM,43]; покрај **два** ~ *една мајка имала си два сина: поголемио кроток и милувал домашната работа, а помалкио бил и луд и гледал да отива на нивата и да оре* [ШК,V,419]; изр. **двá л'ýти кáмина брáшно нé мéл'ат** (= за успешна соработка потребна е толеранција и конструктивност' ~ *двýјца лóши нé сă-пугóждат, или мẵш и жéна нé сă-служýват, нă-мóж дă-живéет* [ПК,II,159].

**дв'ẵста** num 'број 200' [MS,s,26]; **двéста** ~ *дрýзите ученúци дујдéле су кајúкот, нé бúле далéко ут сýхуту, тукý дýри двéста аршúни* [MV,K,338]; и: **двесто** ~ *вéли...: "еј граматúк нá тóј нáш бахчеванџúа сéкој мéсец да му дáваш пó двéсто грóша"* [V,PM,150].

**две** adj 'втор' ~ *нă две дéна стигнáме уф-Џумẵта* [ПК,II,248] (= на вториот). Во примеров имаме членување на географско име (Џумаја – *Џумáта* < Џумајата).

**Две Уши** top. 'име на место ~ вис на Маријанските Планини' (називот е добиен според формата) [ТГ,13]; истиов назив **Двéте ýши** 'планинско место' (само во членувана форма) го запишавме при анкетирањето во с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ(К)].

**двéмúна** num 'за живи суштества, едниот мора да биде од м. род, двајца' ~ *ричé Гóспот на вáа прикáзна: двéмúна си закачúа уф... да си мóл'ат* [MV, K,280]; ~ *éту и двé-мúна л'ýди си прикажýваа су нéгу* [MV,K,327]; и: **двамúна** ~ ~ *úнак ја ут'éгнуват хóртумáта за да дóјдат ч'изúјиту крẵстума ... и з'éват двамúна дýш'а пуинá фитифтúра* [MS, t,3]; ~ *каде сахатот три ноќа – му вел'ат на то место на Данајков Рид, там овци пасах – дојдеха двамина Арнаути право на мен* [МС(В),74].

**две-трú** num **1.** (укажува на приближна бројност 2-3 од ж. род) ~ *останá вдовúца, нéколку врéме сáма живувáла, от две-трú годúна врéме пóсле умр'á* [V,PM,17]; **2.** 'бројна форма за м. род од 2-3' ~ *кинúса, отúде нá Цариград и тáму шетáл две-трú мéсица, тéраши кăсмéт* [V,PM,151]. Сп. комбинација на 'две' со 'една' од Солунско: **на-дв'ẵ** 'една–две' ~ *му удрú у нуs'ẵт'ạ пу-на дв'ẵ брáдва, му разбú нуs'ẵт'ạ* [MS,t,46].

**двéте** num **1.** (за живи суштества од ж. род) ~ *"и твóјте двеmé сéстри не можеха да дотрáјат от грăмеш и от лăскане"* [V,PM,131]; **2.** 'за живи суштества од м. род, двајца(та)' ~ *брáтите му ги заклá и двéте, та тој земá нéговата л'ýба и дрýгите ги дадé на дрýги двé побрáтими* [V, PM,138].

**двéспрáтин*** adj 'објект, зграда на два спрата' ~ *тóо пăрстăно дунýве, аднóш, двáпăт, трúпăт кá дунáл една зграда двéспрáтна стăнáла* [ПК,II,263].

**двéчки** num, dem. форма од **две** ~ *вéл'ат на нéго: нéмами тýка, сáл пéт лéбови и двéчки рúбички* [MV,K,266].

**двóјка** f 'кола со две тркала; во др. села *литáрка'* [ПГ(С)].

**двојца** num 'две лица од м. род – двајца' ~ *напкун питами: "Кој излезе сега наскоро от свадбата?" – "Ште, излезе Кекаро и Бојко, двојца"* [МС(В),92].

**двор** m **1.** 'палата каде што живее монархот, царот' ~ *испáге едúн цáрцки кавицúּ, нéли сéкуј двóр има кавицúּ, он стар чувéк бúл, ја кýти мéне нéкуј, а нăмáл дéте* [ПД,144]; ~ *цар'ут му вели: "скóру от двóрут ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учúте ми да ти не вúдат тýка óшти едноч!"* [V,PM,10]; **2.** 'убава, голема зграда, дворец' ~ *дéтто кá о-дујнýве пăрстăно трúпăт, ут-нéгăвјоо двóр дуцáрувјоо пáрк злáтна кăлдăрмá бидéла* [ПК,II,263]; ~ *еј, Лазаре, Лазаре / море младо војниче! / чији са вија дворуве* [ТГ,47].

**двóр*** m 'место околу куќата, обично заградено' ~ *кá ќи флéзе дома, уф нéгувот двор úма óдрина (асма), ќáּ сублéче куш-ýл'та, ќáּ зăкáче там на óдринта, нă дирéкут* [ИГ,113]; ~ *бúло дóцкăна и тоּ тăргóвăцо видéл дéка свăтéּ уфнéкоּ кăшча свитúло... фл'ăзéл уф-двóро и чукнáл нă-врáтта* [ПД,151]; ~ *глéда на мур'éту н'éтр'ą инá кăш'та гул'áма сăс двóр н'éтр'ą* [MS,t,21]; и: **дóр** ~ *у вáши дóри двé слăнцá грéјăт / двé слăнцá грéјăт и мéсечúнă* [ВС(Д),84]; ~ *на дора хми имало кладнец и ду нег едно даро, на дарото сă покачила да слуша* [V,PM,281]; **2.** 'место, нива покрај куќата што се обработува' ~ *дă-си зéмиш ѕигвáр вąлóве / дă-си óриш рáмни двóруве / дă-си сéјш бéла пчинúца* [ПК,II,253].

**двóриште*** n 'место околу куќата, обично заградено, двор' ~ *дóма нé флéвăт жéּнте гáјре. Нé-н' трéбăт кăшти. Нăдвóриштта устăнáме, вúкăт нăтре тăхтăбúти úма, адни пă бăли* [ПК,II,220] – ја реконструиравме еднинската форма **двориште,** аналогно на регистрираната зборообразувачка разновидност **пазариште** (: пазар).

**двýјца** num 'двајца' (за живи суштества од кои барем едниот е од м. род) ~ *кą плąкáле и двýјцта, тóа дéтто кą плąкáл, сăлзите ут óчте прăку пéрницта ду душéгут прăтунúле* [ИГ,112]; ~ *јас кога бах, јас кога бах / на твоји гудинки / четворица заједно си л'убах / двујца баха си жинени* [ТГ,205]; ~ *двујца на еднăш вода да пијат не чине, оти заедно ки умрат* (народно верување) [ТГ,248].

**де** (и: **д'е**) adv 'каде' ~ *гу пи́та: "и ти си до́јди, мо́ј мӑ́н'ч' д'е́-ј?"* [MS,t,46]; ~ *д'е́ ути́ваш?* 'каде одиш?' [MS,t,20]; ~ *ут-и́ди за да гу утфо́ри, гл'е́да сӑ ни утфа́ра, ја ви́кнува ма́јка-му: "д'е́-ј кл'у́ч'у ут то́с ду-ла́п"* [MS,t,9]; ~ *пуштија един човек... ми кажа: "ти сака татко да одиш на селото". И јаз му вел'ам: "Де ки оставам овците?"* [MC(B)87]; **2.** conj 'временски: кога, додека; релативни: што' ~ *и но́с калу́јар, д'е́ си стуја́ш'и,... сӑ пусф-инти́ и му сӑ ту́рнаха ко́ка-ле́ту* [MS,t,46]; ~ *на́ва на пӑ́-нт'ут, д'е хо́ж'даха, инӑ́ја га́-лица мло́гу* [MS,t,78]; ~ *ути́ди напр'ӑ́т, ја на́јди гура́та, д'е́ сӑ утфа́раш'и и сӑ затф-а́раш'и* [MS,t,36]; **3.** conj (концесивно) 'иако' ~ *и то́ј, д'е́ б'ӑ́ш'и сирума́х, ста́на ѕинги́н'у, то́ри но́ва кӑ́ш'та* [MS,t,48]; **4.** conj ( во комплетивни реченици) 'дека' ~ *сӑ-скӑчу́вӑт по ину ри́т го́ре и слу́шӑт де́ ѕво́нци ро́пӑт* [ДК,139]; **5.** conj **де...де** ~ *ко́га фӑти́ле дӑ-сӑ-ре́дӑт: де́ "Зи́мцки си́ти Јо́вӑн", де́ "Ле́тен си́ти Јо́-вӑн", де́ "Цӑ́рн си́ти Јо́вӑн", де́ "Бе́л сити Јо́вӑн" – кра́ј не́ма* [ДК,153] ~ *две́ де́на бе-га́а и ни́ӑ пу-них... и удде́ме де́-ту́к, де́-та́м, дӑ-та́ уф-Бу-га́рја, чак уф-Ду́пница* [ПК,II, 218]; **6.** praep 'кај, накај' ~ *мло́гу си разл'ути ама́ кола́и не́маши де́ вечерот му ве́ли на не́гу: "е Кулу́ф, това́ ве́чир са́-кам и ја́зе да до́јдам"* [V, PM.10].

**де-бре** part, interj (извик за чудење) ~ *и така секој ден идише – ... де бре – ми ги расипа по-вичи очите* [MC(B),77].

**де́** part **1.** (за потсилување) ~ *но́-вина – де́к и́ма пра́зно ме́сто пӑ но́вина утво́руваа, по́ да сӑ-ра́нӑт сјурма́си де́* [ПК, II,248]; **2.** (за спротиставување, изразува незадоволство) ~ *и ме́чкӑта о́де: "Уфча́ро, да́ј ад-но́ ја́гне!" – "Е, да́ј адно́ ме́че де́"* [ПК,II,228]; ~ *пре́ста́ни ади́н пӑ́т вике га́ре де́* 'прекини со тоа веќе' [ПК(Г)]; **3.** (за поттикнување) ~ *са покаја и сакаши да кажи на владиката... де, един вечер веки не можа да тарпи боликата* [V,PM,40]; **4.** (за насрчување, заповед) ~ *е бре, дивојче ју-баво / седни де да пуседиме / гледи да се пугледиме / јоти ки се разделиме* [ТГ,100]; **5.** (за чудење, изненада) ~ *сиро-ма́хот са почу́ди са́мо на скалата што и ви́дел, де́ мр'а́-мори, што има́ло изработени; па́к кога́ оти́де го́ри на одаите, си загуби умот* [V, PM,13] – споменатава употреба на 'де' како партикула со која се изразува чудење, восхит (*што и ви́дел, де́ мр'-а́мори*), уредникот на Зборникот на Верковиќ, поради непознавање на нашиот јазик погрешно ја објаснува (во фуснота) како "**две**" [V,PM,13].

**дебе*** impf 'внимателно се движи со цел да не биде забележан' ~ *утишал Предлозан, го нашал дека спие, са дебил, утишал близко ду него, си пуштил рӑката да му искаре ај-малиата* [V,PM,271]; ~ *шо сӑ-де́биш тӑка́, не́ма дӑ-ј-рӑзбу́-диш биби́нта* [ПК,II,38].

**де́бне*** pf 'скришно настојува да открие нешто, да проследи некого' ~ *до:-де́бниш дӑ-с пуја́ве, до:-фа́тиш, ама сӑ-кри́:* [ПК

(M)].

**Дебрец** n, top.'име на населено место во Кајларско' ~ *и сé идно пóгóре прáвăл кýјќа, дé дрýк прáвăл пóгóре и тáка – дé брé идно, дé бре дрýк и стигнáле нă-рúду дéка шу е сéга сéлто. И зă-тó сéга сă-вúка Дéбрец* [ДК,153].

**девé бој** n, bot.,Narcissus poeticus 'цвеќе нарцис' [BV,43].

**девéндесéт** num 'број 90' ~ *и та-кá ед'éше испишúн по еднá окá, по-сéтне двé, и сéтне по трú, дýр и девéндесéт окú го напрáви, на данé из'áваш'а* [V, PM,261].

**девентја** num 'број 9' ~ *и на де-вентја саату дошла бабата да ја вели: "е сполај ти, куко-на, това добро, што ми си чинила на мене сирачката!"* [V,PM,165].

**деверче** n, dem. од девер 'брат на сопругот' ~ *за везмат едно деверче сос них, за подат на татко ú на отбраткитe* [V, PM,251].

**дęвęтúнą** f 'наредени снопје, крс-тица од 9 снопа' [BC(Д),70].

**деветмúна** num '9 лица од кои ба-рем едно треба да биде од м. род' ~ *кату чýха хајдýциту, излéзоха на пăт'у прет нéгу деветмúна* [V,PM,21].

**девир** (и: **д'éвер'**)* m 'роднина, брат на сопругот' (pl *д'éвир'ą || д'éвирóфци*) ~ *гу пита: "óх мăжу, добро дóјди от Стá-мбол! Ам што прáви дивир'ут ми, гу нáјде?"'* [V,PM,19]; ~ *имáш'и идúн пиривóл' и н'éгу си гу прудáди на дивирó-ји за л'áп да ги хрáни тајфáта* [MS,t.,48]; ~ *зą гулéмјут нишáн дујдéа пáк тóѓиска óс-ум дýши; свéкурут, вýјкото нą мóмчто, тéтинут дујдé, дé-вирут* [ИГ,116].

**девит д'éвит'** (**дéвет**) num 'број 9' ~ *и гу пúта пнивматúку: "ш'тó úмаш' стóрину тú?" и тóј сă убрнýва му кáзува: "си-д'ắ дивидисéт и д'éвит' л'ýди úмам уклавáну"* [MS,t,43]; ~ *ут д'éвит' мắсинца за дóјди за ж'éн'енти, за вéзма аргá-титу и стрăпувéту* [MS,t, 66]; ~ *от дéвет мјáсици сéтни ро-дúла мéчката едно мăжко* [V,PM,106]; и: **дéвăт** ~ *дéвăт лúри ми сáкăт шчéрко Пéт-ро... и нé-гă-знáм кăквá-ј лúрă-та* [ПД,155]; изр.: **дивéтта бил'á нă-гóспо** (= многу нем-ирен, човек што прави конф-ликти) [ПК,II,159]; **дивéтта дýпка-ј нă-свирóло** (= личн-ост без авторитет, последен во општествената хиерархија) ~ *кóј гу-лáге Митóш зă-чувéк,* **он-éј дивéтта дýпка нă-свирóло** [ПК,II,159].

**деврúе** n 'стража (дневна или но-ќна)' [CK,322].

**дéвă** (и: **удéва, удéвичка**) adv 'пред малку' [ПК,II,38]; сп. *удéвичка бúше тýк* (= преѓеска беше овде) [ПК(Г)].

**Дéдала** m (л. име) ~ *Дéдала бú-ш'и идúн хýбаф мáстур* [MS, t,58].

**дéк** (и: **дéка**) conj **1.** 'кога' ~ *тоа дéтто дéк стујáло, пукнáло (ѓáвулут бúше тóа)* [ИГ,112]; ~ *и таму, дéка вичéреха, цáр'ут слýжиши* [V,PM,10]; ~ *ја најде на слăнцето мајка му, дека готвјаши, ја речи* [V, PM,199]; **2.** 'каде' ~ *оде тáтку му дéка бил на стóл-нинта цáрут, сиднýве спурти тáткувут му кунáк* [ИГ,114]; ~ *тóј, кату отúде на оновá сéло, дéка úмаши да зéва пар-*

*и́те, заеднóч пита за човéцит*у [V,РМ,23]; **3.** 'додека' ~ *таму, дека вревиха сос мајка му, ету падна оште един карагрош* [V,РМ,38]; ~ *дека ваде Трена рано цвеќе / нападнала си е тешка дремка* [ТГ, 172]; ~ *кинисаха на пăтот; там, дека сă смеише, там плачеше* [МС(В),94]; **4.** (интенсионално, исказно) 'оти' ~ *бúло дóцкăна и то· тăргóвăцо видéл дéка свăтé· уф-нéко· кăшча свитúло* [ПД,151]; ~ *се заними се пучуди / кога гледе бела Јана / дека седе крај огинут* [ТГ,203]; ~ *един ден – ка са шетал, видел еден орал, дека писке* [V,РМ,271]; **5.** 'концесивно, иако' ~ *та, дека беши чобанин, стана един голјам базиргјанин* [V,РМ,170]; изр.: **дéк паднáл óгино, тáм си гóре** (= несреќата, во основа, сепак го погодува најмногу оној што ја доживеал и неговото семејство) [ПК,II, 159]; **дéк скукáла кó·ста, тáм ќи-скóке и јá·рто** (= генот и воспитувањето се основни фактори што го одредуваат однесувањето и карактерот) ~ *каквá-ј мáјката, таквá ќе-ј и-штéркатa* [ПК,II, 159]; **дéк н'о· сéјш, тáм нúкне** (се кажува за многу подвижен човек, за оној што се појавува таму каде што не го очекуваш) [ПК,II,159]; **дéк úма слóга, тáм-еј и-бóга** (= за просперитетно семејство неопходно е потребно меѓусебно разбирање и почит) [ПК,II, 159]; **дéк дýм, óн кýм** (се кажува за човек којшто секогаш е спремен да оди на гости и посети) [ПК,II,159]; со значење слично на претходниот израз сп. **дéк сă-двýјца, óн-еј трéт** [ПК,II,159]; **дéка-ј Кúро, нă-кирúа (шó рабóте – ангарúа)** (се кажува за оној што работи нерационално) [ПК,II,159]; **дéк сúте, тáм и гóл Асáн** (= важно е човек да се држи до групата на која ѝ припаѓа) ~ *ќ-ó·м и áска, нé-ќ сă-дéл'ум ут-кумшúјте, дéк óни тáм и áска* [ПК,II,248].

**дéк** pron 'што (релативно)' ~ *а то дéк ти кăжýм Дирвéнто, нă-гóре úмше Дúмува Чéшма ú вúкаа* [ПК,II,248].

**дéка** praep 'кај, до' ~ *тú, кýме, арнисá дă úдиш дéка нáс* [СК, 318].

**дéка пéнде** num 'петнаесет' ~ *ут дóдека дур на дéка пéнде н'ắ устáви елéфтери* [MS,t,1].

**декáкш'и** num '(19)16 - *пак н'ắ субирá на аскéру то декáкш'и* [MS,t,2].

**дéкатонóгдон** num 'осумнаесет' (овде: 'осумнаесетти') ~ *утúдух на Димúр-Исáр... и тáм сă кататáксах ('зал'апúх') на дéкатонóгдон ш'úндагма* (= ме приклучија кон осумнаести "регимент") [MS,t,1]. Според Малецки во Солунско грчките имиња на броевите се употребуваат само кога се споменуваат датуми или термини поврзани со војската [MS,s,20].

**декéмбри** m 'последниот месец од годината, декември' [BV,42].

**Декемек Таши** top. 'име на место, под Аматовска станица (на железницата), исто така тоа е на патот Стојаково - Солун'; овде се менувал *небетчијата* (= оној што го води *кирванут* од арабаџии) [ТГ, 423].

**декика́** f 'минута' [СК,322]; сп. ~ *з-адна́ дикѝка ми избига́* [ПК(Г)].

**де́кса** pf 'вети, даде, прифати' [BV,42]; ~ *нă-мо́ш дă-де́ксум. Де́ксј-оо то́о, дру́јсте не́к сă-жѝви* [ПК,II,38]; ~ *ко́ј ки де́кса идно́ такфо́ј де́ти за мо́јто ѝми, на ме́ни ки де́кса* [MV,K,303].

**декша́ве*** impf 'ветува, дава' ~ *ко́га декша́виш трибу́ве и дă-да́јш* [ПК(М)]

**Декăво Тắрло** n, top. 'планинско место, трло во околината на с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ (К)].

**дел** m **1.** 'парче од нешто (помало или поголемо) – она што е помалку од целоста' ~ *или Марѝа и прибра́ а́рнуто дел, шо не́ма да си разде́ли ут не́гу* [MV,K,328]; ~ *нѝă му-вѝкăме кăјма́к нă-кѝслуто мле́ко ко́га ки-скѝсне, го́рнио де́л, т-о́:-ј не́гуфто ма́сло, ѝсто сус-мле́ко изле́ве то́:-ј кăјма́к* [ПД, 156]; **2.** 'она што му припаѓа на еден од наследниците, однносно кооперантите' ~ *та́тко, да́ј ми мо́јото де́л шо ми па́ги ут има́н'ото* [MV,K,281]; ~ *напкун имах един ортак, Ќор Есин. Тој ми беше като јасакчија, ама му давах по един дел од стоката* [МС(В),82].

**де́л-ти** m 'дедо-ти' ~ *де́л-ти умре́ нă-сто́-пет гудѝни. Де́л-ти Динѝш си-устăна́ бис-друга́р* [ПК,II,38].

**дела*** impf 'сече' ~ *как ки идими на халвацината, да имаш пила по тебика та да фатиш дингилите да ги делаш, да си разбие кучиата* [V,PM,56].

**дела́нка** f 'парче дрвце што се одделува при цепење' [ПГ(К)].

**де́лва*** f 'сад од глина, со широка уста и две рачки; во **де́лвата** се чува млеко, матеница и сл.' ~ *му велѝ : "а бре гле́даш ли тѝа дванајсите де́лви, штото са пăлни сос алтăни, и па́к не кăјдѝсах да да́м едѝн грош за она́ја рѝба"* [V, PM,17]; ~ *влезе́ не́три, си најде́ сѝчките де́лви пăлни алтăни, кату ка́к му ги каза́ напре́т бога́тиот* [V,PM,18]. Според Малецки: **д'е́лва** f 'глинен сад' (за оцет, вино) [MS, s,20].

**д'е́лвич'ка** f (dem. од **д'е́лва**) 'мал глинен сад' [MS,s,20].

**де́ле** impf **1.** 'нешто заедничко спечалено го прават на делови (евентуално секој да го добие својот дел)' ~ *са чинѝха тројѝца орта́ци: колку ке да добѝат да гу дел'а́т кату бра́тја* [V,PM,8]; ~ *на гимѝата на́јдох еднѝ побра́тими двамѝна, са чинѝхми орта́ци ... ќа́рот да гу де́лими бра́тску* [V, PM,8]; **2.** 'одделува едно од друго, служи како граница' ~ *са́мо адѝн Ва́рдар шо ги де́л'ше* [ПК(М)]; **3.** 'поднесува со некого некоја тешкотија' ~ *ус-ба́ч Динѝш и ус те́јк-ти де́л'ахме и до́бро и зло́;* **4.** 'кога наследниците го делат имотот' ~ *станáха се́тника мирахчѝе, фатѝха да си ка́рат, ко́ј по́вики да зе́ми; делѝха што делѝха, вѝки кắштата не́ си де́лиши* [V,PM,17]; ~ *то́: гуле́мјо не́јќише дă-сă-де́л'ме о́ти о́н бѝше куту га́зда* (= постариот не сакаше да го разделиме имотот бидејќи тој господареше со сé); ~ *они двата братќа си гу делиха имануту братску* [V,PM,260]; **5.** 'се ра-

зликува' ~ *анăсóнкạта дéле уд мạстúкта* (= едната се разликува од другата – станува збор за видови ракија); ~ *дéле уд-дрýi̯сте, сă-знáа грáцки чувéк* (= се разликува од другите, се познава дека е со градски манири) [ПК(Г)]; **б.** 'се отстранува од одредена група' ~ *Кú·рто нé игрáа ус-нáс, сă-прáве гулéм, фатú дă сă дéле* [ПК(Г)].

**делен'е*** n 'чин на делење на нешто на делови' ~ *и кату са чини делен'ету меѓу них, сетника фати секој да си работи на себи си* [V,PM,82].

**делијче** n, dem. од **делија** 'јунак' ~ *испаднало Шамлијско делијче от синото море у шарена гемија* [MC(B),97].

**делúканлúа** adj 'млад човек, неискусен' [BV,42]; примерот е од Воденско, со исто значење го има забележано во Кукушко Саќов: **делúканлúа** 'млад без искуство' [CK,322].

**дẹлúм** m 'парче лубеница (или диња) сечено танко, погодно за јадење' ~ *нă н'а· рẹзéн* (големо парче), *нă-мéн дẹлúм, тăкá прáјше* [ПК(Г)].

**делинúци** (и: **дел'нúци**) pl 'оние што го поделиле имотот, пр. во иста куќа живеат а сепак секој си има свој дел' [ПК (Г)].

**дẹлúнче** n 'парче тенка, шарена материја (басма) за лесен, летен фустан' ~ *зéх аднó дẹлúнче ут-Кустурáнуфјо дикáн, ама и то· скăпо* [ПК(М)].

**делче** n, dem. од 'дел'; сп. *делче ми е , делче ти е* (кога се настојува на рамноправност при делбата) [ТГ,291].

**Дéлчув** m 'презиме на најпознатиот револуционер од периодот пред Илиденското востание (роден во Кукуш)' ~ *брáт-му нă-Гóце Дéлчув - Милáн* [ПК, II,274]; ~ *кáк да нé сме нажалéни, нажалéни, расплакáни / вчéра вéчер чýдо стáна, /... Гóце Дéлчов убúт пáдна; ~ сиго-жáл'ат Гóце Дéлчов / Гóце Дéлчов, млáд војвóда / млáд војвóда македóнски* [ПК, II,235]

**Дел'о** m 'м. лично име во Гевгелиско' [ТГ,114].

**дема** f 'дел од домашна направа (разбој) со кој се ткајат *ругузúни*'. *Демите* се всушност 2 странични дрва од рамката (на разбојот) со кој се ткае [ТГ, 353]; од истава регија кај Иванов **дéми** pl (или: **стрăнúци** [ИГ,120].

**Дема** f, top. 'име на место кај Кара Суле, на патот Стојаково (Гевгелија) – Солун': овде се менувал *небетчијата* (= тој што го води *кирванут* од арабациии, се работи за времето од почетокот на нашиот век кога превозот се вршел со карвани) [ТГ,423].

**дẹмбéл'** m 'мрзливец, малку подвижен човек (обично дебел)' [ПК,II,38]; и кај Саќов: **дембéл'** 'мрзливец, тром човек' [CK,322].

**демéк** (и: **димéк**) 'значи, то ест' ~ *"ш'тó úш'тиш' дрýгу, афý т'ạ мартирúсаха иримбúцит'ạ, демéк ти такфóс ч'ув'ăк си бил"* [MS,t,18]; ~ *тузú за си рич'é демéк дванáјси м'áјнц'ạ да рáбут'а за трúјси ú-двáта зăмб'ạ нú ни фтáсува* [MS, t,41]; и: **димéк** ~ *он кăту арслáн, димéк бéл цăрвéн и лúчен, шо вéли лáфут кăту кáпка, а та кýтра нивéста кăту глáмја* [УЕ,4].

**дéмон*** m 'натприродна, сатанска

сила' ~ *и му даваjл на ниjх кувеjт и пувеjла наврас сите деjмони и боjлни да и лекуjват* [MV,K,324].

**д'е́н'** m **1.**'времето од утро до вечер (од изгрев до зајди сонце), но исто така и од "утро до утро" (денонокие)' ~ *идиjн д'е́н' му биjха дукараjли на цаjр'у ин'е́ иримбиjци и му ги стиганиjсаха* [MS,t,18]; ~ *и с'е́стра-му идиjн д'е́н' с'е́дн'а на врăх главаjта-му, плаjч'иш'и* [MS,t,51]; **2.** изр.: **де́н дă-ми́не, дру́к дă-до́јде** (се кажува кога човек не се ангажира, а денот поминува во безделништво) ~ *така́ сă-ма́ат ма́јстурто шо́ сă нă-де́н пла́тни, де́н дă-ми́не дру́к дă-до́јде, шо́-ќ нăпра́ват не́ им-е́ј гајле́ и́ч* [ПК,II,159]; **д'е́н' за д'е́н'** *пуминувум* (= од ден до ден, т.е. заработувам само колку да преживеам); изразов значи и: 'секој ден' (континуирано) ~ *д'е́н' за д'е́н' раст'а́ш'и ма́лкуту* [MS,t,16]; со исто значење: **ка́та д'е́н'** ~ *гу с'ăјми с'ăм'ату у ма́лкију м'ăјанц да и с'е́тн'а за гу ва́диmи ка́та д'е́н'* [MS,t,4]; ~ *мума́та д'ắт'анту кăк гу гл'е́ндаш'и ка́та д'е́н' ... гу аре́са* [MS,t,82]; **де́н-визде́н** 'преку цел ден' ~ *ќи до́јдаа там – де́н-визде́н ќи се́даа* [ИГ,111]; и: **ва́зи д'е́н'** (= цел ден) ~ *ва́зи д'е́н' прика́зува́ха дур умрắкна* [MS,t, 11]; ~ *исл'а́зи ... и с'ад'ắха ва́зи д'е́н' сăс ж'ина́та-му* [MS, t,10]; сп. уште: ~ **ра́бут'ат ут дин'о́** (= работат преку ден); **дру́гајут д'е́н** (= идниот ден) ~ *и трăгнаха зă да си до́јат; дру́гајут д'е́н' зл'а́зуха у касаба́та* [MS,t,86]; ~ *дру́гајут д'е́н' хо́ж'да д'ắдуту на ма́лкајут бра́т на по́ртата* [MS,t, 80]; **на ден** 'дневно' ~ *че́тир драхми́ на дин'о́* (= по четири драхми на ден); ~ *и го испи́та, как нав'аксова, на ден по то́лку л'уде замино́ват* [V,PM, 255]. Лексемата **д'е́н'** се среќава и во синтагми, имиња на празници: ~ *с'е́тн'а пу Дими́труф д'е́н' фаш'тат мăнгли, ум'е́кнува т'ут'у́н'у и гу кла́вами да гу пастала́сими* [MS,t,5].

**де́не (сă)** pf 'се изгуби, замине некаде' ~ *де́к сă-дена́, де́к сăступи́, це́л де́н о-не́ма дă-с-пăрбе́ре до́ма* [ПК(Г)].

**де́не** adv 'преку ден' ~ *де́не гу-гра́думе, ве́чăр сă-расту́руве* [ПД,166]; и: **ден'а́** ~ *и ви казу́вам динe̋ска: "блазе́ му на они́а, што рабо́тат ден'а́ и ношт'а́, и сос мăкиte му што доби́ват"* [V,PM,28].

**Денемек Таш** m, top. 'име на место во гевгелиската регија' [ТГ,423].

**денеска** adv 'во текот на денот' ~ *еј море, мајстори, виде денеска как не можахми да искарами дваминaтa една работа малка на мегдан* [V,PM,87].

**де́н-дине́ска** adv 'во текот на денот' ~ *ќуте́к де́тто не́-јн-удри́ нă-нивe̋стта. И ду-де́н-дине́ска та́м си живе́ет* [ПК,II,265].

**д'е́нга** f 'тутун специјално спакуван во бале' ~ *д'е́нга т'ут'у́н* [MS,s,20].

**денк** m **1.**'врзоп работи, спакувани' (= бале) ~ *"ако умреха овците, кожите не ми ги донсехте, как сакаш хак ти?" Напкун. как имаше денгувите хазăр за да си отиде, от секој денк по 10–15 кожи ми*

*искари – 90 кожи* [MC(B),84]; **2. д'éнќ*** 'одредена количина тутун, спакуван, стегнат од страните со платно, бале' ~ *и стујú пý на пaтнáјси дни и úди с'éтн'a динкш'úјата да гу стóри д'éнѓуви* [MS,t,5]; ~ *кóлко гулéми дéнкуве нóсе, ќи-сă-смăкне дéтто* [ПК,II, 38]; сп.: **д'éнга** (форма во женски род).

**дéно** adv 'каде што' ]ВС(Д),62].

**дента** adv 'дење' ~ *дента не сп-ијам, нокта не пијам вода* (поговорка, препорака за добро здравје, забележана во Гевгелиско) [ТГ,247].

**дéнцки** adv 'преку ден' ~ *цивúлни трăгнáме, ки-пăтýвме дéнцки* [ПД,172].

**дешен** 'од далеку дошол, поминувајќи низ клисури' ~ *среде ноќ дошли караконџ'урето, зе-ли да хлопат на враттă (на воденицата) и да рукат: "дервен дешен, девојко! Ела мене отори"* [V,PM,287].

**дервиш*** m 'муслиманско свештено лице' ~ *дервишино сакаши бабата да ја баци* [V,PM,98].

**дервишин** m 'мухамеданско црковно лице (соодветно на христијански калугер)' ~ *кривоју фати да прикажува на дервишинат: "динеска, џанăм дервишо, кату седнахми..."* [V,PM, 91]; ~ *тáмо úмаши едúн дервúшин, и бил тóј млóгу џинџúа* [MV,K,141]; сп. **дервиш**.

**дерé** n (и: **дирé**) **1.**'дол низ кој повремено тече вода, суводолица' ~ *кумúтто тáм уф адно дерé о дучикáли, о суридúли* [ПК(Г)]; **2. дéре** 'одронета земја, брег' [KE,276]. Можеби се работи за превид, бидејќи турц, *дере* од повеќе говори ми е познат само со значење 'река', односно 'суводолица'.

**дéре*** (и: impf **дир'é** [MS,s,21]) 'симнува кожа (обично од животно) со помошта на остар нож' ~ *"такá-л' бé пýсто, дáј тa-удéрум жúво". Нé о-заклáл, гу-дрáл жúво, гу-пýштат* [ПК, II,233]; ~ *гу-дéрăт, гу-бéсăт и гу пéчăт дă-гу јáдăт*[ДК,152]; **2.** fig. 'многу скапо наплатува нешто' ~ *о-удрáа* 'му зедоа многу пари, многу скапо му наплатија' [ПК(Г)].

**дерéк** adv 'направо' (директно) ~ *таа вóјскăта пу-рéкта,аднú зăминáа зă-Кýкуш дерéк, нé зăпрée ду-рéкта* [ПК,II,217].

**дерен-перен** adj **1.** 'тој што е облечен во раскинати алишта'; **2.** 'кога некој е многу напаѓан, девалвиран' [ТГ,364].

**дерецӱ'úја** m 'трговец што купува и препродава кожи' [MS,s,20].

**дéрт** m **1.** 'неспокојство, грижа' ~ *как ки пуминум, век да вику-вум / на кого дерт ки с ка-жум* [ТГ,265]; ~ *сúнут нă Гó-це му прăвúл нóго дéртуве*; ~ *ним ми раздигај јадови / ја-дови који дертови / чунки са малце мојите* [ТГ,100]; **2.** 'мака' ~ *отвóри пéнџирјата, фа-тú горе да извáжда јурнéк сх-éдио, но на негу не му бéши за схéдио дердут и болúката* [V,PM,18]; **3.** 'хронично заболување' ~ *нă мéн пá мă фăтú дéртут* [CK,322]; [BK,42]; ~ *тéт-ти ... тóлко гудúни нé најдé лéк и нé најдé, ут-тóо ќ-ýмре* [ПК,II,38].

**дертлúа** adj, indecl. 'тој (или таа) што има хронично заболување' ~ *óна сé-i дертлúа, дéк мóже д-óде пу-чуздúна* [ПК,II,38];

**дертлија** 'болен, измачен човек' [BV,K,42].

**десетина** num 'приближно околу 10' ~ *едѝн дéн прати от един побрáтим да тера десетина грóша на зáим* [V,PM,7]; **десетјá** ~ *ýтри зарáно óшти да ми чéкаш тýка, ки ти докáрам квáчка сос десетјá пúлца!* [V,PM,139].

**дéсетмúна** num '10 луѓе, мажи' ~ *éмин да флéзи на иднó сéло, гу причикувáле дéсетмúна ќéл'ови* [MV,K,278]; ~ *тија десетмина сă вăрнаха* [MC(B),90].

**дéсин** adj, opp. на 'лев' ~ *сóфа, уф лéва стрáна. Уф дéснăта стрáна – удáта* [ИГ, 118]; ~ *и ки и нарéди óфците уф дéсната стрáна, па кóзити уф лéвата* [MV,K,282]; ~ *фăрлéјти на дéсната стрáна уф кáикут грúпот да ки нáјдите* [MV,K,337].

**д'éсит'** (и: **дéсит**) num 'број 10' ~ *иднá авдувúца им'ăш'и иднó д'ăтл'ạ ут д'éсит', идинáјсти гудúна* [MS,t,81] ~ *"нá ти д'éсит' лúрă, за пóш' пáк на кафинéту"* [MS,t,82] ~ *вразáч'инут ха... врăзува снóпи; пу д'éсит' снóпи ха прáи стáва* [MS,t,66]; и: **десјат, дéсăт** ~ *óт гу-сăрдúсăт тýрцкуто сéло, ќо-збéрăт нă-џăмúта: "дáјти пéт лúри, дáј ти дéсăт, дáј ти двáјсе лúри"* [ПК,II, 217]; ~ *бахчеванџата имал една квачка сос десјат пилиjа* [V,PM,105].

**дéсно** adv, opp. на лево ~ *му си фанá на нéгу Ангел Господúноф, шо стóиши на дéсно уф валтáрут* [MV,K,321]; ~ *нóшќа устáнăл, ама вăлци лéво – дéсно вúјăт* [ДК,142]; ~ *ка си флéгле уф грóбут, а видéле детéнци шо сéдиши на дéсно* [MV,K,321].

**л'деспот Деспот** m 'име на вол' (има "надуено", "господско" однесување) [ТГ,374].

**дęтишáр** m **1.** 'човек што сака да биде во близина со деца, да се игра со нив' ~ *тóо шó-ị сáке и милýве дéцта, нé сáмо нéгăвте* [ПК,II,38]; **2.** 'машко дете од 10-15 год.' [ПК,II, 243]; в. **дечкáр**.

**детúште** n 'младо момче со неодговорно однесување' [ДС(Ч)].

**дéтле** n, zool. Picus varius 'шарена птица со остар клун, се храни со црви што ги вади од под кората на дрвјата – клукајдрвче' [ПГ(К)].

**дето** adv 'каде што' ~ *до една река... дето има капини* [MC (B),70]; ~ *фаф-сарáе úмаш'а адúн ехăр, дéту седéш'а кóне му* ]ВС(Д),81].

**дéто** conj. 'исказно – дека, оти' ~ *напкун ú разбрах ја, дето крадат овци, пуштих два-троица мина от вечерта: "А да оти да ги најдите, они сега варат месо"* [MC(B),91]; ~ *напкун сакаха пари и за мăката дето са јали, демек диш-параси* [MC(B),72].

**дéуцę** adv 'некаде' ]ВС(Д),62].

**деф** m **1.**'натприродно суштество, демон, ѓавол' ~ *е, мóре дéфо, ричéл, ти оште што úма дăвúјш уд-мéне* [ПД,159]; ~ *и на Бога се да си молиш, синку, ча на ламината земја, дурде дăржи нејната земја, има дефови* [V,PM,43]; **2.** 'невидливо' ~ *фатúха вéки на Бóга да си мóл'ат, за да гу чини дéф от тáм* [V,PM,24]; изр.: **деф сă чинú** 'замина без трага' [V, PM,365]; ~ *такá адúн уд-нáшто сéло нăпрạви гулéми пéзи*

*и де́ф фати́ нă-не́где. ни́куј не́ зна́а де́ка-ј áј-го два́јс гуди́ни* [ПК,II,159].

**Дефа** 'машко лично име' ~ *та името на момчето било Дефа, което значи чисто, от мајка не родено. На момата името не се знае* [V, РМ,266].

**дечичка** pl, hip. (од дете) 'дечиња' ~ *тоа им рекал: "врзете на попо за косата рăшницито... а дечичката турејте ги вăф адин куфчег и, кату им дадете по адно ноже, да ги закачите на гредата"* [ШК, V,421]; в. **де́чка**.

**де́чка** pl hip. (од 'дете') ~ *е, ка́ зăпре́л, уддéле ти· де́чкăта дă-ј-иска́рăт, ут-куфче́го* [ПД, 163]; в. **дечичка.**

**дечка́р** m 'возрасен (човек) што ги милува децата и што сака да си игра со нив' [ПД,117]; в. **детишáр.**

**дечка́рка** f 'девојка (жена) која што ги сака децата, односно сака да се игра со нив' [ПК (Г)].

**дечкурла́на** pl 'детишта' ~ *зна́јш, дечкурла́на, се́ нă-пăто иг-ра́јăхме* [ПК(Г)].

**ди́-и́** interj 'извик за терање коњи' [ПК,II,38]; (покрај **тăч**) [ПГ (К)].

**дибе́к** m 'издлабен камен или дрво (или празна граната изостаната од војната) во кои се чука кафе или се дроби нешто друго' ~ *дибе́к ви́киме то· адно дăрво, цилéзо нăпр-а́вино, чу́кме уф-не́го шо би́ло, то·-ј дибе́к* [ПК,II,239]; ~ *изд-ăлбино дăрво, шо чу́кме уф-не́го ури́с, пипе́р, шо са́киш. Мо́ш дă-би́де дибе́ко и ут-цилéзо* [ПК,II,38]; во Воденско 'отсечена, издлабена пенушка' [B,43].

**диб'е́л*** (и: **дибе́л**) adj **1.** opp. на 'тенок' ~ *т'е́с ифти́м'увит'ạ гла́вн'ạ ста́наха мло́гу ра́вни дрăве́, ста́наха диб'е́ли, с'е́ за гр'е́нди* [MS,t,44]; ~ *му вели: "старчу, да ти питам, дур кога можиш да га сечиш тајa бука?" Ча буката беши за чудо дибела един кăјамет* [V, РМ,83]; **2.** opp. на 'слаб' ~ *ја гл'е́нда ма́јка-и и сă ч'у́ди кăк ста́на то́лку диб'е́ла* [MS,t,84]; ~ *и кога́ оти́де на дома́ му, господáрот не можа́ да гу позна́ј јуна́кот, ча са чини́ мо́шни дибе́л на сна́гата* [V,РМ, 23]; **3.** opp. на 'редок' ~ *би́ву-л'цте да́ват дибе́ло мле́ко* [ПК (Г)]; **4.** 'мрсен' ~ *зăвăрте́ла нă-кăд не́ă ци́цкăта, кăд-мăжо гăлăбо. То· ричéл: "нă-те́п по́-дибе́л'о·"* [ПК,II,227]; сп. **дибе́ло ме́со** 'месо со повеќе мрсни состојки' ~ *фата детто, отдели дибелто месо башка, цăрвенто башка, коските башка* [V,РМ,294]; **5.**fig. изр.: ~ *му-дујде́ дибе́ло, избига́-си* (зн. тешко му дошло, побегнал) [ПК,II,38]. Сп. **диб'е́л гла́с** 'грездав (груб) глас' [MS,s,20].

**дибе́лто м'е́со** n 'задниот дел на ногата под клечката, во други говори: **прасе, икра**' [ДС(Ч)].

**ди́бид'уз** adv 'сосема' ~ *и́маши те́шка бо́лка гуди́ни осомна́д-есет, да бе́ши навиде́на, бра́-на, не́ мо́жиши да си испра́ви ди́бид'уз* [MV,K,278]; ~ *то́о пă дибиду́с н'о́о* (< не го) *би́ве* (= тој сосема не чини)[ПК,II,38]; ~ *ти́ си би́л ди́бидус пие́н* [СК,322].

**ди́в** adj, opp. на питом **1.** 'диво животно' ~ *в честа гора лов да лове / лов да лове диви пи-*

*лци / не са биле диви пилци* [ТГ,51]; ~ *уф-тóּ éзерто пă-имáло сé пáтки дúви* [ПД. 154]; **2.** 'диво растение, некалемено': **горничка** ~ *'дúви крýши, тиּ шó зăлéгăт, éсăнта шó здрăјýвăт'* [ПД,124]; ~ *дúּ-фта крýша трибýве дă-с кăлé-ме* [ПК (Г)].

**див** m 'дивјак' ~ *си оплашúха от нéгу, зашто не бéши човéк кату нúх, амú тóј бéши едúн дúв кату жúва чýма* [V,PM, 24].

**див којн** m, zool. 'вид голема мрава' [KE,264].

**див питалак** m, zool. 'вид птица, поголема, шарена, вид фазан' (= див петел, живее в планина) [ТГ,385].

**дива бишка** f, zool. 'диво животно, живее в планина – дива свиња' ~ омилен лов на *лувачут: заиц, вăлк, срна* или *црнка, дива бишка...* од птиците: *дива гăска, дива папија, јарбица, дропл'а* [ТГ,385].

**дúва камúла** f, zool. 'голем зелен скакулец' [KE,247].

**дúва рéпа** f, bot. ~ *óна-ị кут-синáпо, уф-мăлéчки шишáрки, кут-фạсýл'о, цắфте жắлто, úма гулéми лúста* [ПК,II,38].

**дива гăска** f, zool. 'дива птица, со светли шарени перја, помала од кокошка' (спаѓа во група на птици преселници, доаѓаат зимно време, летаат во јато, во вид на клин) ~ омилен лов на *лувачут: заиц, вăлк, срна* или *црнка, дива бишка...* од птиците: *дива гăска, дива папија, јарбица, дропл'а* [ТГ, 385].

**дива кукошка** f, zool. 'вид планинска птица, поголема, личи на кокошка' [ТГ,385].

**дива папија** f, zool. 'дива шатка' ~ омилен лов на *лувачут: заиц, вăлк, срна* или *црнка, дива бишка...* од птиците: *дива гăска, дива папија, јарбица, дропл'а* [ТГ,385].

**диван** m **1.**'тапацирана направа за седење (за дневен престој), миндер'; **2.** 'приемна просторија со каучи, миндерлаци (дивани)'; **3.** 'подигнато место, чардак' ~ *симни се ле доло, млада чорбаџијке / уд вишни дивани, акут да ми платиш* [ТГ,157]; ~ *на вишни дивајне се качила / шедба да се шета* [МЕ(В),261].

**диван долама** f 'официјална, парадна облека' (за **диван** = царски, државен совет) [V,PM, 366].

**диван му стои** изр. (= понизен, се претставува во "својата маленкост") [V,PM,366].

**диванхана** f 'просторија за престој (на царскиот совет), сала' ~ *и кралицата изл'ала горе на диванханата. Кога гленда, златна гимиа на морету* [V,PM, 172]; ~ *изл'ази Ил'у применент в царскии дрехи горе на гимиата на тиферич'ут. И кралицата изл'ала на диванханата* [V,PM,172].

**див'ạтнајсти** (и: **дивитнáјси**) num 'број 19' [MS,s,22].

**дúв'ạк** (и: **дивик**) m **1.**'диво суштество (митско)' ~ *најде един дивик, отвори устата му, та сички фăрл'аха на устата му ѓубрищте, пак си не наситеши* [V,PM,102]; ~ *глендаше рибите, как јад'аха трохи, сиир му са праиши и повики тури леп на рибите. Ја рибите си нарастоха големи кату дивици си чиниха* [V,PM,169]; **2.** 'диво животно, дивотија' ~ *и на толку време не излезе прет*

*негу никаков дивик* [V,PM,82]; ~ *ки ида сега аф гората, нека ми јадат мечките и други дивици, ча фарик си чиних от животат ми...* [V,PM,82]; **3.** 'чудак, човек со настран карактер (нецивилизиран)'.

**дивéдишлиа** adj, indecl. 'човек (или жена) што има големи заби' [ПК,II,38].

**дивéјсе** num (и: **дивидисéт**) 'број 90' ~ *јác cǎ-вúкум Динúш Гóце Мúтруф, рóдин ил'áда óc-умсто дивéјсе дивéтта гудúна уф-сéло Штéмница* [ПК,II,246]; ~ *и гу пúта пнивматúку: "ш'тó úмаш' стóрину тú?"' и тóј cǎ убрнýва му кáзува: "си-д'ǎ́ дивидисéт и д'éвит' л'ýди úмам уклавáну"* [MS,t,43].

**дивéтти*** adj 'тој што доаѓа по осмиот' ~ *јác cǎ-вúкум Динúш Гóце Мúтруф, рóдин ил'áда óсумсто дивéјсе дивéтта гудú-на уф-сéло Штéмница* [ПК,II, 246].

**дивúза** f 'голема воена формација, дивизија' ~ *бугáрска вóјска нéмше, слáбо нǎ-Сóлун, дáл' úмше адна дивúза, нéмше ајн-две пóлка* [ПК, II,218].

**дúвина** f **1.**'дивеч, дивотија' ~ *и cǎ уплáш'и хúтра Пéтри, cǎ скáци на едúн дǎмп на типéту и удóл дǎмбóт врав'ǎ́ха ш'úч'ката дúвина* [MS,t,75]; **2.** 'месо од дивеч' [MS,s,22].

**дивич** m 'диви животни, дивина' ~ *пáтки, зáјцто, јáрбицте, сé тó-ȋ дúвич* [ПК,II,38].

**дúво бúше** n, zool. Meles tahus 'јазовец' [ДС(Ч)].

**дивóјка** f 'женско дете од 15-18 г., немажена' ~ *аку сáкаш, сé-ди тýка сос мéника да ти úм-ам кáту чéду, да ти ужéнам сос една нáјчорбаџијска дивóј-ка* [V,PM,25]; ~ *му велú: "што продáваш, господúне?" И тóјнака удревú: "јáзе, дивóјку, хéм смóкви продáвам, хéм сам хикимџúа – стáр марáз излекý-вам"* [V,PM,29]; ~ *га вéли: "кýни си, дивóјко, немóј пл-áчиш, немóј ти е стрáх, дú-лма јáзе тýка си нáјдох!"* [V, PM,135].

**дивојче** n, dem. од **дивојка** 'женско дете' ~ *на шарена чешма / тамо си најдех, мила мале / једно дивојче* [ТГ,197]; ~ *бре дивојче, бре дивојче / л'убаш ли ме мене?* [ТГ,205]; ~ *Тено ле, тенко ластарче / деј гиди дилбер дивојче* [ТГ,346]; ~ *е бре, дивојче јубаво / седни де да пуседиме / гледи да се пугледиме* [ТГ,100].

**дивојчице** n, dem., vok. ~ *хајде, Јанке, за вода, да та пуведам / дивојчице малечка, да та зал'убам* [ТГ,290].

**дивýр** m **1.**'некалемено дрво'; **2.** 'багрем' (покрај: **ѕинѕéл'**, **тǎ́р-ǎн**); **3.**fig. 'недруштвен, некомуникативен човек' ~ *тóо дивýр дéк мóже дǎ-cǎ-нóсе ус-л'ýȋто* [ПК,II,39].

**дивýрка** f ~ *плóдно нéко· дрǎ́фце, али лóши плóдуве дáве. Дивý-рката трéба дǎ cǎ кǎлéме* [ПД,124].

**дивутúјне** pl 'диви животни' ~ *му рéкǎл: "зéјни дǎ-та плýјнǎм нạ-мýџкǎта и ќи-рạзбéриш шó лáфе дивутúјне, ајвáјне... шо збóрǎт óни úма дạ ти кáж-ǎт"* [БМ,199]; и: **дивутúни** ~ *дǎ нé тǎ-изéǎт нéкуј вǎлци, нéкуј дивутúни* [ПД,167].

**дúга** impf* **1.** 'крева нешто од пониско на повисоко место' ~ *са-вр'áдни да-дúгат ду-пéтс-тотúн окú* ]ВС(Д),82]; ~ *Ст-óјко му-вéле, гóворе: "пáшо ле,*

*нашо ефенди, / лесно-се вало не дига / на нивеста лице да видиш / лелим аман да видиш"* [ПК,II,236]; **2.** 'пренесува (превезува) нешто од едно на друго место' ~ *ка видеме от кина-дигат за-Гарција, ас вел'ум: "ки бегум оти смарт еј занаска"* [ПД,171]; **3. дига ендек** 'копа, чисти ров со кој се наводнуваат градини, ниви' ~ *ду-кулена уф-вода сум-дигала индеци, ама кој ти признаве* [ПК(Г)]; [ПД,121]; **4.** 'тера некого да стане, го разбудува' ~ *дигал га да стане, да зготфи вечера, а та ни мрднувала ни се разбудувала* [ШК, V,417] **5.** 'ја распрема масата (софрата) по јадењето' [ТГ, 267]; **6. диге (грло)** 'лекува крајници' ~ тоа го прави некоја похрабра баба, со искуство – со средниот прст ги притиска и ги *скапува* крајниците, од нив истекува насобрана гној и детето ќе *нажабурке* малу ракија (ќе го испере грлото) и обично се чувствува подобро [ТГ,126]; **7.** 'дава можности за заработувачка (ја крева цената)' ~ *ни гл'едаш' наш'та рабута не дига; колку за извадиш' ут пуртукалиту ... за т'еб'ạ ги давам!* [MS, t,26]; **8. диге панагија** 'религиозна манифестација со учество на свештеник' [ТГ,307]; ~ *нạ застрата ќи дое попут дạ диге панагиа* [ИГ,118]; **8.** – **(са)** fg. 'се прави важен' ~ *Јано, мила снајо / што са дигиш толко* [ТГ,329].

**дигне*** pf **1.** 'крене, измести нешто од пониско на повисоко место' ~ *дạ гу дигнạт пирдето виќе – па не кажуве, туку миѓу нојзте на чурбациạта испаѓе прат царут* [ИГ, 111]; ~ *паша си при-Стојко отиде, / на нивеста вало дадигне, / на нивеста лице давиде* [ПК,II,236]; **2.** 'измести нешто (од едно на друго место)' ~ *ут Димир-Исар н'ặ дигнаха за у Кавала, јахнахми на тренуту* [MS,t,2]; ~ *и от малко врем'а го дигнал цар'а от назикана касаба та го пуснал на една друга, на по-гол'аму м'асто* [V,PM,256]; **3.** 'замине' ~ *"Што направи?" – "Ки правам, ама ако са дарржите и вија, ако не ки са дигнам, ки одам на Ватилак"* [МС(В),90]; **4.** 'земе нешто (присилно) украде' ~ *каде сам сед'ала фаф змииви пештери и какви са негуви сарае, и да земем негувата имут, сичку да му дигнем* [V,PM,260]; ~ *ај д-ојме задно, на-царо парте ки-му-ј дигниме* [ПД,170]; **5.** 'сокрие нешто, го стави на недостапно место' ~ *дигн'о· то· шеј дạ н'о· најдат децта* [ПК (Г)]; **6.** 'земе од дома (некого), стави в затвор' ~ *на тија дни го дигнаха на Нула и дојде то, што отипа консулите* [МС(В),83]; **7.** 'се стопи' (снегот) ~ *ќи-са дигне виќе гааре, стига му бише* [ПК(Г)]; **8.** фиг. 'ја зголеми цената' ~ *имах з'енту пари ут банката и ѓуч'-бела да са плат'а; гу дигнаха т'ут'ун'у и ш'укур са платихми на трапизата* [MS, t,5]; **9.** изр.: **дигна глава** (= се вообрази, застана на свои нозе); ~ *шо ќе-ј таа работа, тоо твојо ного дигна глава, ут-ка флизе на-работа сино, ного влас мер-еј дубијал* [ПК, II,159]; **са-дигнах гааре** 'се збудалив' (: *ут-касавете са-*

*дигна́х га́аре, не́ сум тăма́н)* [ПК(Г)]; **дигнах рăци** (= се откажав од она што требаше да биде) ~ *сă-мăчи́х, сă-мăчи́х де-ј-а́рно, дă-сă-живе́е не́как, а́ма ка́ не́ би́ве дигна́х рăци уд се́. И ут-си́но и ут-има́нто* [ПК,II,159].

**ди́гнин** adj **1.** 'изместен, кренат' ~ *ка о́дум та́м, нă-то· ме́сто, шо́ ќи-ви́диш – се́ пул'а́ни, ка́мăнто ди́гнини* [ПК,II,217]; ~ *то́· ше́ј ут-ка́ зна́м ту́ка ст-о́о, не-ј ди́гнин*; **2.** 'поставен, направен на високо' ~ *и́мше дисти́на кăшти ту́рски, ди́гнинки така́ на-висо́ко* [ПК,II, 247] (овде е употребена зборо-образувачка разновидност со деминутивно значење *ди́гнинки,* освен во множина се среќава во ж.р. *ди́гнинка,* и во среден *ди́гнинко,* но формата за м.р. не се добива); **3.** 'распремен, наместен – како резултат на тоа што работите се кренати' ~ *ди́гнино (ли) би́ше до́ма?* (= дали беше раскренато, наместено) [ПК(Г)]; **4.** 'нешто ставено на високо за да не биде на дофат, сокриено, недостапно' ~ *ди́гнино-ј, ама не́ мо́жум дă-гу-на́јдум, ѓа́вуло гу-кри́е* (= наместено е некаде, ама не можам да го најдам, ѓаволот го крие) [ПК(Г)]; **5.** 'изгубен, празен' (во синтагма: **ди́гнина рăбо́та** = изгубена, празна работа) ~ *ти́ На́со, се́ тăкви́ ди́гнини рăбо́ти пра́виш* [СК,322]; **6.** 'вообразен, надуен' ~ *но́го-ị ди́гнăна* (= се прави важна) [ПК,II,39].

**ди́гнува** impf 'става на повисоко место, крева' ~ *и ди́гнува бра́т-му ка́мин'у, гу удри́ва у глава́та, гу уклава́ва, гу зари́ва на на́с ро́пка* [MS,t,48]; ~ *сă напулн'ува дрăнго́, гу врăзува́ми кана́п'у, гу ди́гнува́ми дрăнго́ с'е́тн'ą, гу кла́вами на чарда́ку на с'ӑнка* [MS,t,5]; и: **дигну́ве** ~ *зиму́ве кути ка би́ла уф-пăле́·нте а-дигну́ве, ма́јкăта и та́ткуто си зăспа́ле, а-нăде́нуве нă-ко́л во́нка* [ПД,151].

**дигнугла́ф** adj 'вообразен, непокорен, недруштвен човек' ~ *чуве́к шо не́ сă-пуве́л'уве, не́ сă-пуко́руве. Ас сум-то́о* [ПК, II,39].

**дида́скал** m 'тој што ги учи децата, учител' ~ *а на́шле уф Ј... шо се́диши уфстре́т на дида́скалити* [MV,K,327]; ~ *е́м ве́ли: Дида́скале до́бąр, шо да чи́нам да кирдо́сам ду́шата* [MV,K,279].

**дидл'о́к** m, pej. 'лошо дедиште' [ИГ,124].

**дизги́н'*** (и: **дизги́не** – како pl.tt.) m **1.** 'узда' (односно: јаже или долго парче кожа со кое се управува движењето на колата, коњот) ~ *ути́ди на гура́та, сăс фо́рца прумина́, з'е́ мрăва мл'а́кци и гу прифта́са гура́та на затфа́ран'ету, му гу ску́мна дизги́н'у* [MS,t,36]; [СК, 322]; ~ *простр'а рăка́та му, искина́ еди́н дал со́с де́сет ја́бăлки и еди́н дизги́н удри́ на ко́н'ут, побегна́* [V,PM,113]; **2.** fig. изр. ~ *ги-зе́л дизги́ните* 'се осамостоил, ја зел власта' [ПК,II,39]; ~ *му-зе́ла дизги́нте* (= му ја зела сета власт, таа командува) [ПК(Г)].

**диигити́с** (и: **диикити́**)* m 'началник, највисоко поставен во одредена средина' ~ *гу запи́ра про́с'ąку, му да́ва ру́би, гу прим'ӑн'ą и гу пра́ви иди́н диигити́с на с'е́луту* [MS,t,25]; ~ *''ут н'е́гу сăбе́п – вили́ – да кале́сам про́типурги́ту, диики-*

*т'éту"* [MS,t,12].

**диикúса*** impf 'управува' ~ *на ш'úч'ки му дáди пуинá ипархúја за да диикúсат* [MS, t,60].

**дúј** adv 'божем' ~ *вúд'ạ инá пóрта утвóрина, фл'áзи тáм н'éтр'ạ, дúј да сă скрúј* [MS,t, 56]; ~ *дúј ќи-дóјше, ош гу-нéма* [ПК,II,39]; и: **дии** ~ *та излева пак и учела дии да брăка кăшт'а с кирију* [V,PM,165].

**дúј** interj 'извик при терање коњи' [ПК,II,39].

**дијадóсан*** adj 'објавен, нарачан' (во вид на наредба) ~ *с'ăкан-д'ạ имáш'и дијадóсану ('му имáш'и пурăнч'ину') ... óти на кутрá скáла да пóјат, да ги ни устáв'ат да јáхнат на гимúјата* [MS,t,58].

**дијалúма** f 'пауза меѓу часовите на училиште' [MS,s,21].

**дијамандóпетра** f 'украсен камен, дијамант' ~ *ч'óпнуват иднá калúнка, сă напăлни удајáта дијамандóпетра* [MS,t,86].

**дијатáкса** pf 'издаде наредба' ~ *прóедрóту дијатáкса да стóр'ạт иднá трапезарúја* [MS,t, 87]; ~ *идúн д'éн' цáр'ут дијатáкса ш'úч'ка да пóјат на аскéр!* [MS,t,73].

**дијатáксува** impf 'заповеда' ~ *и дóјди вр'ăм'ạту цáр'у да ги токмú мóмит'ạ. Дијатáксува да пруминáт ш'úч'кит'ạ јунáци прис пóртата да вúд'ăт мóмит'ạ, да си удбирáт, кутрú гу úш'тат* [MS,t,34]; ~ *и дијатáксува паш'áта на аскéр'у, гу звáж'дат ч'урбаџ'úјата ут кăш'тата пл'ýиш'т'éм* [MS,t, 48].

**дијафурá** (и: **дијафорá**) f **1.**'разлика' ~ *иднó ут дрýгу н'éма дијафорá* (= нема разлика меѓу нив); **2.** ~ *на дијафурá* (= на оддалеченост) [MS,s,21] ~ *и д'ăт'ạту купóва инó икóпиду на дијафурá идúн сукáк утпр'ăт н'éгувóту икóпиду* [MS, t,12]; **3.** 'остаток' ~ *мúти дијафурá кајúш'у д'é б'ăш'и на крăсту там сид'ă устáна ч'éрну* [MS,t,14].

**дијаш'кидáса*** pf 'се провесели' ~ *и цáр'у му прáви инá крăч'ма за јидáт да пúјат, да дијаш'кидáсат* [MS,t,19].

**дијашкидáсува** impf 'се предава на забава' ~ *да дијашкидáсат* (= малку да се развеселат); ~ *д'е дијашкидáсувáха* (= каде што играа) [MS,s,21].

**Дијунúш'** m (лично име) ~ *"јас пузнáх ч'ă за м'ạ уклавéш'! и ж'инáта јă устáвих дитúн'а да ти устáв'ам идúн васајéт, да гу крăсти мóјту д'ăт'ạ ... Дијунúш'!"* [MS,t,46]; ~ *играјаш'и нузú мáлку тáм, Дијунúш' ш'ту гу вúкаха* [MS,t,46].

**дúк (стóо)** adv 'исправено, вертикално (стои)' [BK,43]; пр. цвеќе или било која земјоделска култура, ако не е увенато стои **дик.** [ПК,II,39].

**дикајна** f 'направа за вршење жито, нешто како санка, ја влечат волови. Од долната страна (на дрвата) има углавено ножеви и кремење (за да ја дробат сламата, односно да ги одделуваат зрната) [ТГ,340]; [KE,245]; (и: **диќáна**) ~ *нúạ вăршихме ус-диќáна. Она-ị двé тáлпи дибéли, уд-дóлу ус-кáнџи џилéзни, муѓи тиạ кáнџите úма кóвăно крéмине, кáмине, дă-дрóбăт клáсо, жúтто* [ПК, II,38].

**дикáн'** m 'направа за вршење жито' – во Кукушко (според лични истражувања) (= вид срп

?) [ВС(Д),70]; во др. пунктови (според лични истражувања) **диќана** 'дебела штица на која одоздола има шилци за да ја кршат сламата и да ги одвојуваат зрната од класовите'. **Диќањата** ја влечат коњи по гумното. Сп. **дикајна.**

**дикáр** m 'десетката од картите за хазардни игри' [СК,322].

**дикáса*** pf 'осуди' ~ *кугá гу фáтиха Исус Христóс и гу дикасáха за да гу ставрóсат и брăкаха дрăвé да му стóр'ąт крăс* [MS,t,45].

**дикáсува*** impf 'осудува' [MS,s, 21].

**дикáт** m **1.**'внимание' ~ *óна шéс нидéли требýва да прáј дикáт да нé-ј устáва пилéнта нáдвор пу зăјдéјне на слăнцито* [УЕ, 28] (пр. за една од специфичностите на долновардарскиот говор – присуство на гл. именки од свршени глаголи); ~ *дикáт стóр'ам* 'погледам нешто со внимание' [MS,s,21]; **2.** 'проверка' ~ *и кога ги докара царјут на толку радоста, рече сос умот му: "оди сега да ги чинам един дикат, да ги докимашам умовето му!"* [V, PM,64]; во Воденско 'направено добро' [BV,44]; сп. ~ *зăсéкаа рăбóта сáке дикáт* [ПК (Г)].

**дикатлúја** adj, indecl. 'човек (жена) што работи внимателно' [BV,43].

**дикел'** m 'копачка со 2 заба, обично се користи за копање лозје' ~ *глéде адúн вăлк дрéме, тăкá áјн дикéл пу-глáвăта, гутéне, а...* [ПК,II,224]; ~ *тó-ј ус двé рóшки, зă кóпăне* [ПД, 121]; ~ *да купáјми лузé сăс диќéл* [MS,s,21]; [СК,322]; сп. загатка **пăлна црква дикеле** (= заби во устата) [ТГ,290].

**дикéмбри** m 'последниот месец (12) од годината' [ДС(Ч)].

**дикúш** m **1.**'раб' (при шиење) *ýдр-о· тóо дикúшо нă-мáкинта*; **2.** изр.: **лáфо дикúш нé мyфáште** (= се однесува несериозно, зборува невистини) [ПК,II,39]; ~ *тáа рąбóта шó мј-а-кąжýвиш дикúш не фáште* (= она што го зборуваш не е реално) [ПК,II,39].

**диктиса*** pf 'постави, забоде в земја' ~ *и баш на сред-село / бајрак диктисаме / бајрак забудеме* [ТГ,348].

**дил** conj (причински) 'бидејќи' ~ *дил ни питаш, млад Стујане / дил ни питаш ки ти кажме ако знајме* [ТГ,201].

**дилму** conj 'штом' (покажува причина) ~ *и, аз му ричех: "Тескере не искам, јаз с уста ки му речам и тија ки дојдат" – "Е, хубаво, дилму толко ихтибар имаш, хубаво"* [ВС,89].изр. 'да даде бог' [Vod,B,10].

**диладu** – 'тоа значи, т.е. добро што е така' ~ *му вилú: "ти хич' ш'тóгуди ни прáвиш', амá ни знáјат бериќáт (диладu), áку знáјат да дóат ..."* [MS,t, 24].

**диláфт'** m **1.** 'шипка на која се става месо кога се пече, ражен'; **2.** 'железна направа со два крака, се користи за подредување на дрвата, да се разгори оганот – маша' [ВС (Д),69]; (pl *диláвд'ą*) [MS,s,21].

**дилбер** adj **1.**'сакан, убав' ~ *Тено ле, тенко ластарче / деј гиди дилбер дивојче* [ТГ,346]; ~ *мори, што и веле / дилбер Мито: л'у-л'а-јее! / мори, јоди Цофо / да се л'ул'ме, л'у-л'а-јее*

[ТГ,69]; **2**. 'модерно облечен, вообразен' [BV,44].

**дилберина** f 'сакана, љубов' [V, PM,366].

**дилéјне** n 'поделба на имот' ~ *бáш сéгăг л'ўјто, димéк инсáнот, нéмăт нéјно гăрб, нéмăт нéјни нúви, нéмăт фáврики пу сéлта, пă и у кăсăбáјте, нéмат вúќи зéмја зă дилéјне* [УЕ, 12].

**дилéко** adv opp. на 'близу' ~ *пу икиндúа уше един сáат или двá ќи рăбóтăт ... Шó е дилéко нúва, и пó-рано си óдăт* [ИГ,119]; ~ *Нимáнци дилéко бúше уд-нáшто сéло. Трú сáата бише дилéко* [ПК,II,252] (оддалеченоста во случајов се мери со времето потребно да стигне до местото); ~ *пăт ки пăтиш за млада невеста / за невеста мошне уд дилеко / прес три гори и прес три планини* [V,PM,164].

**дилиа** (и: **дилија, дили**) m 'храбар, млад човек, јунак' ~ *и тој отиде, стојал у хурната, и кон'ут са чини човек, отиде тамо кату лут дилиа, тој влезе на хурната нетри* [V,PM, 212]; ~ *то, шо мошна ú тепаше на бимбишијите / тоја беше Марко-дилија ут Прилипа града* [MB(E),263].

**Дили Димо** m 'м. л. име' ~ *имаши един јунак, името му беши Дили Димо, којту беши един трончу шишку, дибел кату бăчва* [V,PM,65]; сп. **дилиа.**

**дилилúк** m 'немирно (бујно) однесување во младоста' ~ *"за кáж'иш' заш'тó, ш'тó ти т'éкна?!" – "на мóју дилилúк (палав'áта) удгóр'ą идúн ч'ув'ăк закóлих"* [MS,t,18].

**дилúм** m 'отсечено парче од овошје, од лубеница, диња, но и од поголема круша, јаболко' [ПК,II,39].

**дилкутúна** f 'парче дрво одделено при цепењето' [ПГ(С)].

**дилму** (и: **дилмо, дúл'ми, дилма**) conj **1.** покажува причина 'бидејќи, штом' ~ *дúлму тáка стáна, ўтр'ą да пóј з'éнт'у ут кóзит'ą да в'éни идúн еркéч' да закóлими* [MS,t,17]; ~ *т'é му вил'áт: "ти сă мóлими, дúлму такá-ј тóлкос киндúну ни ни дáваш' ут тфóју л'áк мрăва и на нáм"* [MSt,6]; ~ *га вéли: "кýни си, дивóјко, немóј плáчиш, немóј ти е стрáх, дúлма јáзе тýка си нáјдох!"* [V,PM,135]; ~ *едúн бил'áрин му глидáл дą рéкăл: "Дúл'ми сáкте чéдо, ќи ви дáам ..."* [ИГ,109]; **2.** за време, укажува на дејство, по кое веднаш се извршува дејството на главната реченица 'штом' ~ *дилми ќи-сă-зąмрáчше и пóртта а-зąпúнăхме* [ПК(Г)]; **3.** part 'нели' ~ *дилми и ти бúше тáм, пá сјá инкáриш* (= нели и ти беше таму, а сега порекнуваш) [ПК(Г)].

**дúл'ка** f 'парче веленце (черга), тесно исткаено – 70-80 см'. Потоа **дúл'ките** се шијат една со друга и се прави големо (и широко) платно [ПК,II,39].

**дим** m 'гасови со ситни честички што се одделуваат при согорување' ~ *фрéт ги изгор'á, и кату гор'аха, от нúх излéваши сúн дúм, чéрни кáдови, царвéн плáмин* [V,PM,140]; ~ *направил си адин остăр крлиг па га закачил на мајка му сос крлиго за носо и сос голем дим и прах га влечел на гробишчето* [ШК,V,419]; сп. го

изразот: **ди́м сӑ-чини́** (избега без трага) [СК,322]; во едноснава регија, со исто значење запишавме и: *дри́м сӑ-чини́* [ПК(Г)].

**ди́м** (и: **ди́ми**) conj 'штом' ~ *ди́м је са́мо та· кӑшта биле́жина и́ма да́дно* [ПД,170]; ~ *сја·, ди́ми тӑква́-ј рӑбо́тта тувӑре́јте еднаками́ла па́ри* [ПД, 170]; сп. **дилму.**

**Димана** 'ж. л. име во Дојранско' [ПД].

**димари́ја** f 'многубројна војска' [BV,44].

**Ди́ме Та́пувут** m 'име и презиме од Пазарско' ~ *го фӑти́ја Ди́ме Та́пувут, вு́јко му на во Го́це Кусипра́ивут* [КЕ].

**димија** f 'дебел шајак (штоф), дома ткаен – *сус чтири пудношки'* (= начин на ткаење со разбој – четворно) [ТГ,274, 362]; и **дими́а** (= *ша́ик, до́ма тка́ин*) [ПК,II,39].

**димини́к** (и: **димини́ќ**) m 'отвор на покривот, служи наместо оџак за излегување на **кӑде́шут**' [ПК,II,39]; ~ *го́ре, нӑврӑс бина́та – два димини́ка. До́лу – гуве́ата* [ИГ,118]; ~ *ќи-сӑ-ка́чме го́ре, ќо·-утӑкниме ко́ло в-о́ѓно, ка ќи-збу́кне, то́ги ни́ӑ ќи-фле́зме... Качу́ват се нӑ-димини́ко и бӑр-бӑр, бу·* [ПК,II, 227]; ~ *ко́ј мо́же, кла́ве цам на димини́кут, кој не́ – гу фра́ске ветăрут* [ИГ,118]; **димини́ќ** [СК,322].

**Дими́р Иса́р** m, top. 'име на населено место по долниот тек на реката Струма, во југоисточна Македонија' ~ *кӑра́ме, кӑра́ме ду-Дими́р Иса́р, нӑ-мо́сто, та́м не́ пуми́нувӑт дўби́цте* [ПК,II,219]; ~ *и́мше не́каа ко́ла, сӑ-накачи́ме нӑ-ни́х, а́ма шо фајда́, не́ли нӑ-Дими́р Иса́р ни устана́ бӑга́шо* [ПК,II,248]; ~ *ути́дух у С'ӑр, ут С'ӑр ути́дух на Дими́р-Иса́р* [MS,t, 1].

**димир капиа** f (adj) 'железна врата – надворешна' [V,PM,366].

**димирџ'ија*** m 'мајстор што изработува железни предмети: секири, рала и сл. – ковач' ~ *оти́де ца́рјут, му направи́ на́ еди́н димирџиа де́вет оки́ чакма́к и двана́јси оки́ балти́а* [V, PM,107]; ~ *но́з бо́лин Дујич'и́н и р'е́ч'и на с'е́стра-му да по́ј на димирџ'и́јата, да му наточ'и калӑч'ката* [MS,t,51]; ~ *имаши един вујку димирџиа, отиде та му речи, да му стори един чифт чизме от железу* [V,PM,135].

**дими́тно пла́тно** n 'густо ткаено платно, клашни' [ПК,II,39].

**Димитра́ку** m 'машко, лично име' ~ *ино́ ма́лку сӑ руди́ д'ӑтинци и гу крӑст'ах Димитра́ку* [MS, t,3].

**Димитрија** m 'м. лично име во Гевгелиско' ~ *на три дни прад св. Димитрија ки фатише мојут думаќин да коле овци* [ТГ,207]; и: **Димитре** (од Гевгелиско) ~ *свити Андоне и свити Димитре куту на сите братја, и на мене удилејте здраве и касмет* [ТГ,306]; и: **Димитри́ӑ** ( од Дојранско) ~ *ви́кум: ву́јку, ду на́·ште дӑ-пу́штиш а́јн чуве́к уд-ва́·ште. Димитри́ӑ д-о́де ду-та́мо, дӑ-мизе́ме ру́би нӑ-ме́не и се́стрӑ-ми и-же́·нта дӑ-до́ӑт ду-ту́ка* [ПД,173].

**дими́трусхју** m 'име на месец октомври' (според празникот Митровден) [MS,s,21].

**Дими́труф д'е́н'** m 'име на празник' ~ *и до́јди Дими́труф*

*д'éн', гу стóр'ạх брáку, сă ужéн'ạх* [MS,t,3]; ~ *с'éтн'ạ пу Димúтруф д'éн' фáш'тат мăнгли, ум'éкнува т'ут'ýн'у и гу клáвами да гу пасталáсими* [MS,t,5].

**Димка** f 'ж. л. име од Гевгелиско' ~ *кога е чуjала Димка, калеш Димка / се је насмиjала малце гласовито* [ТГ,204]; ~ *еj Димке, Димке, jубава ти Димке! / Димка си jотишла на града Солуна* [ТГ,204].

**димл'ýс** m, bot, Mentha 'лековита билка, со убав мирис на лисјата – нане' ~ *уд-нéго сă-прáве чáj, а мóш гу-тýриш и уф jáдне, уф-фăсýл'* [СК,322]; [КЕ,247]; ~ *мирдúа вúкăт тýк* (мисли во Струмичко): *тýри мáлко димл'ýс уф-фăсýл'о* [ПК, II,38].

**Димо** m 'м. л. име, забележано во Долновардарско' ~ *имаши един jунак, името му беши ДилиДимо, коjту беши дибел кату бăчва* [V,PM,65]; ~ *нéкуj дéдо Дúмо тáм утипáле Тýрцте* [ПК,II,248]; [ТГ,114].

**Дúмов Дóл** m, top. 'планинско место, дол во околината на с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ(К)].

**Дúмува Чéшма** f , top. 'име на место (чешма) во регијата на с. Штемница, Кукушко' ~ *а то дéк ти кăжýм Дирвéнто, нă-гóре úмше Дúмува Чéшма ú вúкаа. Нéкуj дéдо Дúмо тáм утипáле Тýрцте, и тугáj ú искăрáли, ú зăвикáли Дúмува Чéшма* [ПК,II,248].

**Димчев Пужáр** m, top. 'планинско место, дол во околината на с. Конско, Гевгелиско' (според настан) [ПГ(К)].

**дин'á** adv 'дење' (во текот на денот) [MS,s,21].

**динáр** m **1.** 'парична единица' ~ *шó úмше нéкуj динáр, гу-jстрисéа тáмă; ги-jздéме, си-дуjдéме* [ПК,II,252]; ~ *"дáj, вéле, нéкуj динáр, кóлко пу пăто, дă-н-устáнум глáдăн, дă, дéкă ки-мă-нóсе гóспо, jáс тáм ки-живéм"* [ПД,146]; **2.** изр.: **динáр уф-чикмицé** (= се прави многу важен, неосновано) ~ *кá се-j нạпăрчúл, алúс динáр уф-чикмицé* [ПК,II,160].

**динѓáсува** impf 'го реди тутунот, го става во денкови' ~ *сă напýлн'ува д'éнѓу и гу врăзува сăс сиц'úми и такá гу динѓáсува ш'úч'кujу т'ут'ýн'* [MS,t,5].

**динѓáсувáни*** n 'работење на тутунот кога се приготвува (реди) во денкови' ~ *и úди с'éтн'ạ динкш'úјата да гу стóри д'éнѓуви, з'éва ч'ýлуви и сиц'úм'ạ и синдýќу ут динѓáсувáниту* [MS,t,5].

**Дúне** m 'скратено име од Костадин' – многу раширено во Долновардарско; сп. ~ *му го зé сáатут да го дунéсе да го прáват на саатчúјата, да го донéсат на Дúне Кулилúвут* (име и презиме на жител од Пазар) [КЕ,283].

**динеска** (и: **ден динеска**) adv 'во текот на денот, времето од утро до мрак' ~ *порăнчова на жената му, вел'аjке: "динеска, жену, да сториш манџи харни, ч'а ки излеземи на тифирич дур на Карaборун!"* [V, PM,166]; ~ *га дадé рúбата на жéната му и га вели: "марú жéну, тајá рúба га земáх динéска за едúн грóш"* [V,PM, 17].

**диндúсуве** impf 'забележува' ~ *дúндис-j-о дéк óде дă-вúдум* [ПК,II,39].

**Динúш** m 'м. л. име во Кукушко'

~ *jác că-víkум Диниш Góце Mйтруф, рóдин ил'áда óсумс-то дивéјсе дивéтта гудйна уф-сéло Штéмница* (име на информатор од споменатово село) [ПК,II,246].

**дингйл'** (и: **дингил**)* m **1.**'оска на запрежна кола, ги спојува тркалата' ~ *му вели на кучицииата; "ади, кучициа, направи кучиата, да идими пак на бан'ата и, как ки идими на халвацината, да имаш пила по тебика та да фатиш диднгилите да ги делаш, да си разбие кучиата"* [V,PM,56]; [CK, 322]; [KE,269]; **2.** fig. 'тром човек' ~ *димбéл, кáшуф* [ПК, II,39].

**дингйл' бујлйа** adj 'многу висок, крупен' ~ *нóго гулéм, дęбéл, прăки рéшкăта, дýри грóзин* [ПК,II,39]; [CK,322].

**динкш'йја*** m 'мајстор што прави денгуви' (спакуван, подврзан тутун) ~ *и стујй пý на пąтнáјси дни и йди с'éтн'ą динкш'йјата да гу стóри д'éнѓуви* [MS,t,5].

**Дино** (< Костадин) m 'м. лично име во Гевгелиско' [ТГ,114]; сп. **Дйне**.

**динч** adj 'ако нешто добро напредува тоа е **динч**' – ако зимата *арно са гледат* (добро се хранат и сл.) овците, тие порано се јагнат, јаганцата се поголеми, волната е *динч* (посветла) и даваат повеќе млеко [ТГ,376]. *Динч* се вика и кога некое растение е зелено, со светли исправени лисје и сл.

**дйнче** n 'мала, зелена дињa' [ПК, II,39].

**динчлйą** adj, indecl. 'растение што добро напредува односно силна (плодна) нива, земја' ~ *тáа нйва-ị динчлйą, ќ-искáре ýбуф биркéт* [ПК,II,39].

**дйп** m 'долниот дел на некаков сад, дно на кофа, буре, кош и сл.' ~ *му-излизé дйбо нă-кóшо* [ПК,II,39]; ~ *стóмнąта тóне уддéк дйбо* (= бардакот пушта по малку вода од дното) [ПК (Г)]; ~ *прăтичé уд дйбо* [ПД, 120]; сп. фраз.: **éс си испйх чéшта ду дйбут** (= мојот животен пат привршува) [CK, 322].

**дип** adv **1.**'многу – многу, сосем' ~ *и пак ониј стар на то вели: "как сти?" То му вели: "дип харно сми ниа"* [V, PM,56]; ~ *дйп, дйп нйм мóо лáги, глéј-си здрáфто* [ПК,II, 38]; ~ *тй дйп нйм му вирýви нă Góце óти óн си пудлăжуве* [CK,322]; **2.** 'толку (многу)' ~ *óти нéма нéкој шéј скрйшно, шо да нé си чйни билй, нито дип пóскрйшно, шо да не си пикáса* [MV,K,325]; **3.** 'наполно, сосем' ~ *ох сину, си фатил да ме питаш дип за страмни работи* [V,PM,182]; **4.** 'добро дека е така' ~ *дип шо си дујдéхте пóрáнко, инак нйшто не ќи нáјдехте* [ПК (Г)]; ~ *дйп ми си руднйна, йнăк ки тă кăлвăх* [CK,322]; **5.** part 'честичка за потсилување' ~ *дйп ми-бйше стрáм, тă ќи-му-кáжах áс нă-нéго* [ПК,II, 39]; ~ *дйп са бóо, тă дă вйјш шо ќи-нăпрáвше, ќи-пáднише тéпне; какóв цимбйш ќи-бйше* [ПК(Г)].

**дип ќор ќутук** adj 'премногу пијан' ~ *калугириту земаха ракиата, пијаха сос детенто, дури веки гу опиха, гу сториха дип ќор ќутук* [V,PM,56].

**дйпла** f 'парче ткаено, како лента (широко околу 60 cm.), соши-

ени **диплите** една со друга го прават килимот' [MS,t,5]. Сп. **дилка**.

**дипле*** impf **1.** *дипле т'итýн* 'го става во калапи тутунот, пред да го продадат'; **2..** 'реди (цвеќиња)' ~ *адни́ ќи гу мéтăт двóрут, дрýѕи ми́јат мисýри, лăжи́цте, бунéјл'те, дрýѕи плéтăт вéниц и ди́пл'ат ќи́тки* [УЕ,10].

**шејве** (= подредува алишта) ~ во Гевгелиско (според народниот обичај) неколку дена по *армасут* (свршувачката) свекрвата ја вика *армасницата* да дојде и заедно да ги *дипл'ат шејвето* (подароците), што стоеле во дворот закачени на јаже за да ги гледаат комшиите [ТГ,153]; сп. ~ *здúпли тá дулáма; здúпли-i̯ рýупте. И нăдиплúх, сáк сă-пéгл'ăт* [ПК, II,38]; [CK,322];

**диплúк** m 'дел од плугот, стои од страната (кога се ора), го одржува правецот' [ПК,II,38].

**дипломáтика** f 'итрина' ~ *от сиромáх, што бúши, кáк да си покáжи заеднóч богáт, чини таквá еднá дипломáтика: казá, ча úма брáт на Стáмбол* [V, PM,18].

**диплóсува*** impf 'става во ред, здиплува' ~ *усăхнува хýбав'ą, гу субúрат, гу диплóсуват, гу зéват думá* (платното) [MS,t, 8].

**дипóжо** n 'депозит за кредит' [CK,322]; ~ *за му устáвиш дипóжиту парú* [MS,s,21].

**дипчúк** m **1.**'долниот, дрвен дел на пушката – кундак' [CK, 322]; **2.** 'казнување, тепање' ~ *нă-нéго дипчúко мо-i̯ лéко* [ПК,II,38].

**дúра** f **1.**'траги од стапки во снег, кал, песок и сл.' ~ *тăзúита мо-фăтú дúрта нă-зáјцут*; ~ *да ти ш'ту стăпна дóл на двóру дúрата за устáни да пу дúрата за т'ą фáт'ат* [MS,t, 22]; ~ *да му м'ăрат дúра* 'да му мерат трагата од стапката'; сп. **дăра** [MS,s,21]; **2.** 'лош мирис, нијанса на смрѓава' ~ *тóо сúринто úма дúра, úч нă-мóжум до-јáдум* [ПК,II,38].

**дирбýр** m 'направа за гледање на далеку, двоглед (дурбин)' [BV, 46]; во Кук: **д'ул'бúа** [BK,46].

**Дирвéнто** n, top. 'име на место во реонот на с. Штемница, Кукушко' ~ *úзвуре úмше нóго. А тóо дéк ти-кąжý·м Дирвéнто; нă-гóре úмше Дúмува Чéшма ú вúкаа. Нéкуј дéдо Дúмо тáм утипáли* [ПК,II, 248]; ~ *мéжду Асáро и Кéчире úмше аднá рéка, та сă-вúкше Дирвéнто, дăлбóка рéка* [ПК,II,247]; сп. и: *Дервéнто* 'премин меѓу ридови на патот Дојран – Валандово (во близина на Фурка)' ~ *удúле шо удúле, тăкá дукăдă Фýрка – Дервéнто шо му вúкăме нú·* [ПД,152]; ~ *он и риче: "дали си вредна да го донесиш на темни дервени, него да загубам, тебе да зал'убам?"* [МС(В),96]. Во Гевгелиско Таневиќ запишал паралелна употреба (во микротопонимијата) на **Дервент** и: **Цигански Кланац** 'планински премин' [ТГ,445]; основното значење му е: 'тесен простор меѓу високи брегови, клисура'.

**дир'éјќ** (и: **дирек**) m **1.**'дрвена, греда, служи за потпирање' [BS,44]; ~ *имало тамо един конак голем, на един дирек стоиши, и високо много от конаку отгоре вода теч'аши* [V,PM,167]; ~ *кá ќи флéзе до-*

*ма, уф нéгувọт двор úма óдрина (асма), ḱá: сублéче кушýл'та, ḱá: зăкáче там нạ óдринита, нă дирéкут* [ИГ,113]; (pl **дир'éjḱạ**) [MS,s,21]; ~ *пишúм и нájдăт аднá подăлбóка бáра, ḱи зăбóдăт три дирéци кăто пирустúја* [УЕ,32]; **2.** 'столб' (од мермер) ~ *и тогај, братко, извади куприн гајтан ] и му врѕа за мрамуровụкуту дирек* [MB(E),262]; **3.** fig. 'поткрепа, заштита' ~ *дирéк нăкăштта ми-бúше гулéмјо сúн, тóо нé о-бúве* [ПК,II,38].

**дирицé** n 'тешка, мачна положба' ~ *вúј нă-шó дирицé мă-дунцé* [ПК,II,38]; ~ *уд-гулéми ăрчóј, чúнки ут-стрá сă-бéга ут-страм нé сă-бéга, дóшăл ду-тóа дирицé – чéјли нă-мужéл дăси-кýпе* [ДК,153].

**дирминц'úја** (и: **дирменциа**)* m 'воденичар' ~ *идúн пóп утúди на удинúцата ... сид'ăха сăс дирминц'úјата, си м'ăр'ạха пúлкат'ạ* [MS,t,78]; ~ *кату ходиши вазиден, умракна; село не можала да најди, туку тамо беши нала една водиница и, ... сос дирменциата си скараха за една пита* [V,PM,209].

**дирмúа 1.** adv 'движење напреку, по дијагонала ~ *трăгнáх нă дирмúа* [CK,322]; **2.** adj 'отсечено или здиплено по дијагонала парче, пр. штоф' ~ *муфéзут* (= шамијата) *ми е дирмúа* [ПК(Г)].

**дúрму** conj 'бидејḱи, штом' (за услọв) ~ *"дúрму ми сă мóлиш' тóлку, н'éка дóјди кăк за скул'áсами!"* [MS,t,83]; ~ *"дúрму н'éмами óда, да зл'áзими на ниш'úту да éзмими óда"* [MS, t,84]; ~ *"ш'ó кáзуваш', мáри, дúрму-ј тăј рáбутáта, сигá за стáна хазăр'!"* [MS,t,84]. Сп. **дилму**.

**дисáјк*** m 'две торбиња поврзани меѓу себе, направени од јака волна (козина) или од кожа' [ТГ,415]; се носат на рамо – едната напред, другата назад, исто така се погодни за ставање на самар ~ *му дáди ч'урбаџ'úјата пидис'éт лúри, гу клáва у дисáјḱу и трăгнува да си пóј* [MS,t,16]; ~ *и тáтку-му мираклúја сă нáјди, му напýлн'ува идúн дисáјḱ лúри, му дáва на д'ăт'ạту, му вилú: "пóт', ш'éтај сă!"* [MS,t,20]; ~ *визúрину з'éва кóн'у, з'éва и идúн дисáјḱ лúри, трăгнува да пóј да пúта да сă науч'ú* [MS,t, 40]. Заглавната зборoформа **дисáјк** често се јавува во множина – **дисази, дисаги,** бидејḱи се состои од два дела ~ *и го кладеха главата на дисазите и отидоха на Милоша* [MC(B),97]; ~ *зúме цáрскио син едúн којн и едни дисáги, нăпăлнуве злáто, úмăт нóго* [ПД,146].

**диситáр** m 'главен на мала вооружена единица (од 10 души)' ~ *испăднá Вăндо, диситáр на чéтта шо бéше* [KE,281].

**диск** m **1.** 'голем, плиток сад во кој се принесува честење, јадење, пр. кога се честат гости, послужавник' (V,PM,355); [KE, 246]; во материјалите пообична е формата **диску (диско)** ~ *та ми извадúха да ми слýжат сос еднó злáтено дúску* [V,PM,140]; ~ *сáкам да ми дáдиш наврạс дúското глáвата Ивáнува* [MV,K,330]; **2** 'самиот чин на послужување, честење' ~ *нă-гóстто дáј-им пу-áдно дúско и áрăн маáбẹт, тó-ị*

*прăчéкувне* [ПК,II,38]; **3.** 'стварите внатре во дискот кога се чести' ~ *ќи тă прăчéкăт; ќи флéјш ф-удáата, ќи испáдне óна, ќи-т дáде слáтко (дúско), ка·вé ќ-ти дáде* [ИГ, 112]; ~ *нивéјсти су рáзни дúскути кá-ниа уф сéлту руднúни úли приáтели* [КЕ,285].

**дúскос** m 'црковен сад со кој русалиите собираат прилози како надокнада за нивните игри' [ТГ,225].

**диспóт'*** m **1.**'црквено лице, игумен, епископ' ~ *утúди да вéзми литурјá ут диспóт'ут и диспóт'ут ја арéса и тóј и кл'éпна ас укóту* [MS,t,67]; **2..** 'управител на некоја област' [MS,s,22].

**дистúн** num (приближен број – околу 10) ~ *е тóо знáм, Гóце Дéлчув сé уф-нáс бúше... Дистúн дýши другáре бúą, ја кáк* [ПК,II,342]; и: **дистúна** ~ *упштинáта ú збéре, им дáде п-адна пýшка вирáн, áдна тóрба лéп и ó·т нă-фрóнто. Биáсе тáм дистúна дéна, бидé примúрие* [ПК,II,219]; ~ *ум'éкнува т'ут'ýн'у и гу клáвами да гу пасталáсими, з'éвами п'éт', ш'éс, дистúна аргáти за да прáв'ат пастáл* [MS,t,5].

**дистúна-двáјс** num 'приближен број меѓу 10 и 20' ~ *и зăтвурúја дистúна двáјс дýши ут сéлто* [КЕ,279]; ~ *дистúна-двáјсăт кýќи пá има уф Мăчýкăво* [ИГ,121].

**дитилина** (и: **детелина**) f, bot. Trifolium 'вид ливадска трева со 3 листа' ~ *шо и зела ду два златни српа / да нажније росна дитилина* [ТГ,164]; ~ *тамо они век да си викуват / пустил'ачут – кујун детелина / изглавито – црквишно ми цвеќе / пукривачут – два листа букуви* [ТГ,51].

**дитúн'а** adj 'бремена' ~ *каталахý на нóс сирумáх жинáта -му бúши дитúн'а, ја фáтиха булúки за да сă рудú мáлкуту* [MS,t,15]; ~ *си стáнуват ем кубúлата, ем цáрицáта дитúни; и си ráж'да цáрицáта* [MS,t,31] ~ *идúн'у ни мóж'и-ш'и, бóлин бúш'и. На нóс бóлнију имáш'и инá ж'éна, дитúн'а бúши* [MS,t,46]. Во функција на субјект среќаваме дативна конструкција (со предлогот **на**).

**дúту** conj (временски) 'кога, додека' ~ *на пăнт'ó, дúту úдиш'и, фл'áј н'éтр'ą у с'éлуту* [MS,t, 46]; сп. **дету**.

**дúќ** adj 'исправен, стрмен како стена' [СК,322]. Сп. **дик.**

**диќáнче*** n, dem. од **диќан** ~ *тáа ма·лá и Гирáно, Гирáн сăвúкше дéк бúă диќáнчăта, он бúше срет сéло* [ПК,II,216].

**диф*** adj **1.** 'животно, птица што живее во стихијата, далеку од човекот, односно растение, овошка што не е калемена – неоплеменет, орр. на питом' ~ *уф-то· éзерто пă-имáло сé пáтки дúви* [ПД,154]; ~ *в честа гора лов да лове / лов да лове диви пилци / не са биле диви пилци* [ТГ,51]; ~ *хúтра Пéтри кугá вúд'ą мéч'ка, дива прафц'á, éлини и сă уплáш'и* [MS t,75]; ~ *гóрничка* зн. *'дúви крýши, ти· шо зăлéгăт, éсăнта шо здрăјýвăт'* [ПД,124]; ~ *Јоáн бéши убличéн ут влáкно камúлцко, и пóјас уф кóжа на пулувúнта, и скрáпли јадéл и ут дúви пчéли мéт* [MV,K, 307]; сп. го објаснувањето за **дивýр** ~ *дúву нéшто, плóдно нéко· дрăфце, али лóши плóдуве*

*даве* [ПД,124]; **2.** 'неприродно суштество' *(дúф ч'ув'ăк) ~ сă тýрнува магáр'ąту; с'éтн'ą истр'ăтуха инá бáба, идúн дúфу (дúф ч'ув'ăк)* [MS,t,50]; **3.** fig. 'човек со сурово однесување' ~ *кути дúф, сáмо знáа дă-сă-тéпе* [ПК(Г)]; сп. **дúф бúк.**

**дúф бúк** m 'упорен и лош човек' [СК,322].

**дúф пóп** m 'тој што реагира остро и мисли дека само тој има право' (секогаш) [ПК,II, 40].

**дúф рýжин** m, bot. 'едногодишно диво цвеќе, ружа (не е трендафил), може да порасне повисоко од човек. Цветовите му се во различни бои, а стојат на сосем мали дршки' [ПК,II,38].

**дúф трăндáфул** m. bot. Rosa canina 'диво грмушесто бодливо растение од родот на розите' [СК,322].

**дú(х)*** m 'здив' ~ *чéк си-зéм дúо;* ~ *Нéшто ми-мирúсе дúо, зéр гăрло úмум* [ПК,II,40].

**дúха*** impf 'зема, вдишува воздух со градите' ~ *та като дúхаш'а змиéта, та от сúла от дош'ата на змиé децáта са подм'аткаха гóре фаф тавáне на кăштата* [V,PM.263]; и: **дúше*** ~ *тúă шу дúшме, нúă – рăнки* (им викаме), *прăку нúх минáва, тáм óде, бéл'о: дрóп-ли, цăрн'о: дрóп ли, дрóп, дрóп* [ПК,II,238]; сп. **дăха.**

**диш-параси** "пари за (трошење) на забите" ~ *напкун сакаха пари и за мăката дето са јали, демек диш-параси* [MC(B), 72].

**дишл'áн** (и: **чăкáн дишлúа**) 'човек со големи, криви заби' (живот го запишавме во Дојранско; во градот: **зăбл'о**) [ПД, 115].

**диш'тúхима** f 'несреќа' ~ *сăс ш'тó трóпу да гу фáти, ш'ту стáна тују́ диш'тúхина, ш'ту ја згур'ă кăштата* [MS,t,12]; ~ *т'ą нахóж'да диш'тúхима* (= ќе ти се случи несреќа) [MS,t,9].

**диш'тихóс** adv 'несреќно, незгодно' ~ *амá диш'тихóс главн'áта ја имáш'и клáдина на врăх крилóту на кóн'у и такá му згур'áва крилóту на кóн'у* [MSt,23]. Во изразот *главн'áта ја имáш'и клáдина* имаме остатоци од постара состојба кога постоело сложување меѓу предметот и придавката од глаголската конструкцијата.

**дјавол** (и: **д'авол**) m 'митолошко суштество, симбол на злото' ~ *кинúса гиоé да си иди, пáк дјáволáт гу викнá и му га дадé кутúата* [V,PM,147]; ~ *јáзи му бех хизмикáр, áми д'áволот такá ми дупнá, ми расипá душáта ми, ми чалдúса умот ми и ме пăхна, гу утепáх* [V, PM,28]; во Солунско: **дјáвул*** ~ *тáм на нáс тупóла сă сăбирáли дјáвулéту и сă пúтаха ш'ту рáбута прáв'ат на дин'ó* [MS,t,24]; ~ *дјáвулу идúн д'éн' уткрáва инá јáблăка ут парáдиса и исл'áва на зим'áта* [MS,t,30]; во западниот дел (Кајларско): **дјáул*** ~ *тó дјáулут шó прáве?... идни-пéсни, идну кимané, инă-гăга – сфúре* [ДК,141].

**дјавóлц'ки*** adj 'упатува на ѓавол' ~ *дидáскале, ти дунсóх дéтито ми на тéб, а úма дјавóлц'ка рăѓа* [MV,K,284].

**дјаволц'ка рăѓа** f 'болест што се манифестира со безсвесна со-

стојба, епилепсија' ~ *дидáскале, ти дунсóх дéтито ми на тéб, а úма дјавóлц'ка рăѓа; ... гу трéси, и си упинýа и си трéси зáбити* [MV,K,284]; ~ *гу путрисé на нéгу рăѓата; и падна на зéмн'ата, си вáлкаши су пéна уф ýстата* [MV,K, 281].

**дјадо** (и: **д'адо**) m 'татко на некој од родителите, или воопшто постар човек' ~ *тогас ќусе дай му вели на него; "јазе ти изваждам, ама си закăлнаваш, за да не кажиш на д'адо ти"* [V,PM;207].

**дјадов** (и: **д'адов**) adj 'она што припаѓа на дедо' ~ *спроти мајчини ми повелениа – мајка ми е дип харна – преде петнајси или осомнајси години да и дошел у д'адова кăшта един гост, га ареса на мајка ми, за един вечир са винча сос неа* [V,PM,56].

**дјагодишен кóч** m 'млад овен (од 2 год.)' [ДС(Ч)].

**дјак(ут)** m 'тој што чита и пее в црква и воопшто човек што знае да чита' [BS,45]; ~ *скулáса ч'éркфата, утúди на дјáкут и дјáкут кл'éпна* [MS,t, 67].

**д'акон'а** pl 'десерт, слатки работи' ~ *и кату беха просили, берали д'акон'а, хлеб, пари много, и отидоха на една михана да јадáт* [V,PM,188].

**дјева*** f 'младо женско суштество, немажено – девојка' ~ *вóа сăто сă-чинú, да сă стóкми шо рéкал Пруфúтинут ут Гóспот, шо вéл'а: éту Дјéву мóма ки сă нáјди тешка, да ки сă рóди дéти* [MV,K,305]; ~ *си пуштúл Ангил Гавриúл.... на Чистá Дјéву армасáна су мăж* [MV,K,315]; и: **дева** ~ *таја, што ки мјаси, да е дева сос мајка, сос татку, а не сирачка* [V,PM,247].

**дјувлетлиа** (и:**д'уветлиа**) adj **1.**'среќен' и **2.**'додавка кон називите **везир, паша**' [V,PM, 367].

**дјуздиса** (и: **д'уздиса**)* pf **1.** 'се дотера, се облече убаво' ~ *кáс сă-дуздисáла, чúниш нă-свáдба ќ-óјш* [ПК(Г)]; **2.** 'пригответи, организира' ~ *кату трăгнаха да подат на понаирот, Петку са запр'а на един орман, да си напраи лирата, да ја д'уздиса* [V,PM,196]... *сетни, кату са д'уздиса хоруту, и т'а си приминила сос златните дрехи, вјахна и кон'ут и пак отиде на хоруту кату д'ун'а ѓузели* [V,PM,206].

**дјулгерин** (и: **д'улгерин**) m 'мајстор ѕидар' ~ *едно време имаши един мајстор от тиа д'улгериту. Беши млогу харин мајстор, ама кăсмет немаши за една дуката* [V,PM, 86].

**дјумбел'** (и: **д'умбéл'**) m 'мрзливец' [MS,s,22].

**дјумбилик** (и: **д'умбилúк**) m 'мрзливост' ~ *дјумбилúк м'а фáти* 'не ми се работи'; сп. **тембелá** [MS,s,22].

**дјумен** (и: **д'умéн'**) m 'направа за управување, кормило (на брод)' ~ *кату устана, нé можа да гу заврати д'уменут;* ~ *капитáнину на пампóру с'адú на дјумéн'у* 'капетанот на бродот седи покрај кормилото'. fig. 'управување со држава' ~ *устана санот му на неговата столнина... не можа да гу заврати д'уменут... пуста останала царчината му, и тогај му ја земаха столнината други царови* [V,PM,195]. Сп. *хýбаф*

*ðјумéн' úма* 'добар домаќин' (= *ч'урбаџ'úја*) [MS,s,22].

**дјун'а** (и:**д'ун'а**) **ѓузели** f 'убавица на светот' ~ *сетни, кату са д'уздиса хоруту, и т'а си приминила сос златните дрехи, вјахна и кон'ут и пак отиде на хоруту кату д'ун'а ѓузели* [V,PM,206].

**дјун'аѓузелинин** (и: **д'ун'аѓузелинин**) adj 'она што ѝ припаѓа на **д'ун'аѓузели**' [V,PM,367].

**дјуш'амé** n 'под' (воопшто) (pl. *дјуш'ăм'ăнта*). Сп. **пáтума** [MS, s,22].

**д'ушег*** m 'дебела постилка врз која се спие, постела' ~ *стана ламјата, постилала д'ушега, перници, за да легнат да спат, та тогас чиниши хесап да ги изјади* [V,PM,103]; и: **дјуш'éјќ** (pl: **дјуш'éјќа̨**) [MS,s, 22].

**д'ушун да јап** изр. 'молчи и работи' [V,PM,367].

**длагóва*** impf 'има пари за враќање, должи' ~ *ги викнá, им вели: "господáри мóй, вúа, што длагóвати на мóј госпоп-дáр ету тóлку грóша"* [V,PM, 20]; ~ *му велú: "да ми платúти парúте, што длагóвати на мóј господáрот, ча úма тóлку врéме, блúзу двé годúни, как сти земáли имáниту"* [V, PM,21]; ~ *умрентујут длаговал на три арнаути по сто грoша, и арнаутиту не оставиха да гу зарăјат* [V,PM,33].

**дламбóк** adj, орр. на 'плиток' ~ *отбирането беши, што и направил на полето една дупка 40 адими шарока и толко дламбока* [V, PM,181]; ~ *палај си извор студна вода / копај си бразда длăбока* [ТГ,212]; fig. ~ *дламбóк ч'ув'ăк* 'сериозен човек'; сп. **гламбóк** [MS,s,22].

**дламбóку** adv, орр. на 'плитко' ~ *афý утúдуха дламбóку вéјки, ја тăкна вáрката на ж'инáтаму* [MS,t,68].

**длăжинá** f 'растојание меѓу две најоддалечени точки' ~ *му-вúка, ут кá гу издăлкáле: "дéфо, викáл, сéга кáк дă-гу чúнуме нă-длăжинá"* [ПД,160].

**длăг амбар** m 'назив на детска игра во Гевгелиско' [ТГ,445].

**длăго** adv 'многу' ~ *еј спајија, млад спајија / ки те чакам длăго време* [ТГ,334]; ~ *длăго време, мили мăжо / дудек коса ки-м пубеле* [ТГ,334].

**длăго магаре** n 'вид детска (машка) игра' (се редат деца едно до друго, а третото дете се труди да ги прескокне) [ТГ, 445].

**длăк*** adj 1.орр. на 'краток' ~ *гу тýрнуват т'ем'éл'у, гу прáв'ат пóнан'éтр'а̨, ги клáват гриндúт'а̨ удгóр'а̨ – млóгу длăги úдат!* [MS,t,44]; ~ *з'éва инó ж'éл'а̨зу инó индизé длăгу и такá сăс н'éгу ш'тив'áсува* [MS,t,5]; ~ *имáш'и инó магáр'а̨ Настрадúн-хóџ'а, имáш'и млóгу длăгу вудúло* [MS,t,55]; 2. изр. **длăги му-сă-рăцто** (се кажува за оној што има големи можности) ~ *úма пáри, úма влáс, сéгде стúге, сéкуј му-прáве éвала* [ПК,II,160]; сп. **длăнук** [MS,s,22].

**длăнтá** f 'долниот дел на рака – дланка' [ДС(Ч)].

**днеска** adv 'во текот на овој ден' ~ *видех три овци чужди; му вел'ам на овчарите: "с кој сă најдехте вија днеска?"' Они ми вел'ат: "Не сă најдехме ни с никој"* [МС(В),80]; ~ *хил'ада мастора градет једнă царскă*

*кулă, и днеска колко наградет, јаз вечарта ходјă и јă убăрем* [V,PM,281].

**днешен** adj 'она што стои во корелација со поимот **ден**' ~ *фрет тие били нишанлии, златни криле имали на ногите... и до днешен ден тие си са на небото, нема веке по земета да фодет* [V,PM,265].

**дни** pl 'период од животот, возраст' ~ *éту таќá сакá Гóспот да ми чи́ни на мéн на мóити дни... да ми си бúјат пéза л'ýдите* (=... да ми се смеат луѓето) [MV,K,337].

**дно*** n 'долен дел од сад' ~ *тојнака, нетрика аф удајата кату беши, зема ухтар'ут, залепи на дноту му удол единуф алтăн* [V,PM,48]; сп. **дип.**

**до** praep **1.** 'доведување до определена граница во просторот' ~ *понéже са причýло товá до крáј земја, ча тáја жéна е нај-ги́здава, еди́н цáр сáкаши да га ви́ди* [V,PM.12]; ~ *имаши бела брада до ноктите ми дăлга* [V,PM,83]; ~ *и ка отидоха до сред пăтот, кладе мирак јунак Бошко, му рече:...* [MC(B),94]; **2.**'покажува крајна точка на временски раздел' ~ *тóјнака не оти́де до три гудúни* [V,PM,29]; **3.** изр.: **дó-сăрце мă-дужи́жé: а.** (= почувствував силна болка – физичка) ~ *си-прăкăлвáх прăсто* (си го удрив прстот) *дó-сăрце мă-дужижé;* **б.** (= кога некоја навреда се прима сериозно, дури се чувствува како болка) ~ *кá мă-кăлнише дó-сăрце мăдужижé, тă и áска ú кажáх лóшо, сјáа па̣ ме-ј-мăка* [ПК, II,160].

**до:** (< да го) ~ *јá тăкá нă-мóж дó: нóсе жéна, нéкуј вујни́к гузéме, гу-тýр нă-кóјно, гу-кáре он, нéкăде ак сă-нá:, пá ќи-н-гу-дá:* [ПК,II,219]; ~ *óде: "цáре, дујдéх зă-твóјта мóма стрóјник". – "Нéк дóј до:-ви́дум, ќи-бúде рăбóта", рéкăл* [ПК, II,232]; ~ *áјде óде пóпо óн до: пáсе. Па̣сéл, па̣сéл, о-дунéсуве дóма, пá грăц, грăц, вăгл'а̣не гри́зе* [ПК,II,233]; изр.: **до: нăсáде** (= да му организира некоја непријатност) ~ *такóф-еј. сé глéде до:-нăсáде нă-чувéк, сéтне ќи-му-глéде са̣úро, нóго-ј проклéт* [ПК,II,160].

**дó:** (< дојде) pf ~ *а учи́тăло уфнáс устăнáл дудéк дă-дó: тéјко ут-пăзáр, дă-ги-сми́ре* [ПК,II, 320]; ~ *ки-ј пýшчăме трýјцăта пу три гудýни, кóј ки дó: нăи́ста дáта тýка, кој ки печáле пóвике пăрú* [ПД,146]; ~ *уткӑ-пуминáле двáјсе гудúни, сăдукăрáло рéт тó: тăргóвăцо дă дó: пá уф то:-сéло* [ПД,151].

**доан*** (< доган) m, zool. Falco 'грабłива птица, сокол' ~ *доанот идиши ката ден ги грабиши пилцјата* [V,PM,105]; ~ *ету и бахчеванциата гу утепа доанот и си отиде* [V,PM,105].

**доб** m 'печалба' ~ *кога си нарасна, посака пари от татка му да иди на доб* [V,PM,67]. Заб.: Ст. Романски зборов го поврзува со 'добивка, печалба' но додава дека зборoформата **доб** од други извори не му е позната [V,PM,534].

**доба** f (n) (?) 'време' – но само во изразот: *никује доба* 'времето по полноќ' (тогаш се *прават магии*) [ТГ,66].

**дóба̣р** adj **1.** 'ако има хумано однесување (ако прави добро на другите)' ~ *éм вéли: Дидáскале*

*флéзăт, сă вăртéле дур ду плáднина* [ИГ,113]; **2.** 'упатеност до одредена точка во просторот, како цел на движењето' ~ *кату чýла џифарџйовата жéна... стáна, отúде ду нéгу и стой права;* ~ *отиде ду портата, виде, на сокаќут немаши никој* [V,РМ, 38]; ~ *шо си грабна тешук тупус ут сидумдесит оки ] да испадна ду портите* [МЕ(В), 261]; **3.** 'доведување до одредена граница временска' ~ *ду кóга ки ви нóсам вáшо тувáр?* [MV,К,285]; **4.** 'за означување одреден термин во иднина (недела, година и сл.)' ~ *јади, јади, јунакова којна / ду нидел'а пăт ки да пăтувиш* [ТГ,164]; ~ *ду годúнтă дéду Гóспут па трăгнáл пу зéмјăтă* [ДВ,19]; **5.** 'непосредна близина, покрај' ~ *ка је задримала та млада нивеста / ду којна ду грива, ду девир ду рамо* [ТГ,171]; ~ *ду н'á úмше убóр, тăкá му вúкăхме гувéта дéка лéжаа* [ПК,II,319]; ~ *сăбáјлин кá стăнýве то· мăжо глéде и ăднă жéна ду-нéго* [ПК,II,237]; **6.** 'доведување до крај, до граница' ~ *и нусејти гу на рамни чајире / закупајти гу ду мишќи* [МВ(Е),264]; ~ *дрýго адно сéло сă-вúкше Кулкýтино, сé гу истрибúа ду-ýше, ду-чувéк* [ПК,II,218]; изр.: **ду-гýшта ми-дујдé** (= многу ми здосади, ме измалтретира) ~ *мóлчи зéр ду-тýк ми-си (ду-гýшта ми-дујдé), ќи-т-фáтум, ќи-т-ýдрум ќутéко* [ПК,II,160]; **ду-кри́фта крýша** (стигнал) (= се кажува за неуспешен човек, којшто "стасал до никаде") ~ *ус-кóпăнто сме ду-кри́фта крýша* **(куту рáко уф-батáко),** *шó ќи-прáвиш, цéл дéн сáма кóпум-ки, кóј нă-тáм, кóј нă-вáм, кá пуглéдни áска сáма, пá сáма* [ПК,II, 160]; **ду-стáп гу-дунщé** (зн.: му-зел многу работи, го осиромашил, т.е. го натерал да проси) [ПК,II,160]; **7.** 'означува поврзување, наместо предлогот **со**' ~ *а па вá мáјка му úмăше вéза ду Митропóлијата* [КЕ,281]; **8.** 'стои покрај број и укажува на приближност' ~ *са-вр'áдни да-дúгат ду-пé-тстотúн окú* ]ВС(Д),82]; **10.** 'укажува на точка во период од минатото' ~ *ду-лáни нé бú-хме сąдúли т'итý*н [ПК(Г)]; **11.** 'укажува на зависност' ~ *ду-тéбе бúла рąбóтта* (= од тебе зависи како ќе се реши проблемот, работата) [ПК(М)].

**ду** (со прилошко значење) **1.** 'само, единствено' ~ *ду три дена, бре нивесто / ду три дена се имахме* [ТГ,333]; **2.** изр.: **ду-и́гла** (зн. сеопфатност, сé) ~ *штéрките ми-збрáа ду-úгла, шо úмах мóо, уд-мá-јка, нúшто нé ми устанá, нé-мум шó дă-си-пустéл'ум* [ПК, II,160].

**ду** conj (< дури) 'додека' ~ *ке играиха хоро с бајрак ду да замрăкни* [МС(В)],71]; ~ *ду да речат речта, Ѓурга му вели: "ајде, мило да товарими, зашто това е брат ми"* [МС(В), 95].

**дý·** (и: **дýе, дуį**) impf 'брзо движење на воздухот' ~ *чăргáре, ус-ќилúмчăта, дă нé-н вăрне дóш, вéтăр дă нé-н дý·* [ПК, II,220]; ~ *вéтăрут дýе, сé-вăрут, сă-зąпáл'ăт тúą дăрвă-та, а уд дăрвąта јóнџăта; сúчко изгурé* [ПК,II,261]; ~ *дýј*

*в'ăтир* [MS,s,24]; **2.** 'отекува, се зголемува' ~ *бúă зéли пăрстте дă-сă-дýут* [ПК,II, 239]; **3.** – **сă** fig. 'се лути' ~ *сáмо сă-дý·, нé гувóре, тó· сă-вúке дýјко* [ПК(Г)].

**ду** part ~ *така му викала ду три пăти, за да чујат другите жени и да се научат оти му направила рăкав на мăжо и* [ШК,V,422].

**дубе** impf 'чекори, згазнува' (нагалено за мало дете кога почнува да оди) ~ *дуби, дуби за чиста погача* (= почни да чекориш – ќе прославиме со *чиста погача* 'леб од пченично брашно) и "*шати кути, шати кути!*" [ТГ,129]; [ИГ,120].

**дуби́·** (и: **дубије**) pf **1.** 'спечали' ~ *мáни то·, ни· сме сјурмáси, уд-ка·вăцилăк кóлко пăрú ки-дубúјш?* [ПД,146]; ~ *кату виде така јунакот, млогу си зарадува: година време така чинешти и добил млогу алтини* [V,PM,278]; ~ *на, намириса оти тамо има ќар... ки дубије... Госпуд му пумаге* [ТГ, 316]; **2.** 'стекне нешто како подарок' ~ *нé-сум, вéле, јас ги дубијáл, нéкуј дă-ми-ги éј дă-дéл, и јáс сум ги-печăлúл* [ПД, 143]; ~ *и да гу дунесе прид мене / јон ки дубије гулем бакшиш, три града* [МЕ(В), 258]; **3.** 'прими писмо, односно писмен акт' ~ *"а, бе мă-жо, ас аднó пúсмо дубúх: ет-тăкá и тăкá пúше"* [ПК,II, 272].

**дубијве** impf 'стекнува право на нешто' ~ *дунесуве една овца и дубијве име Јуван* [ТГ,26].

**дуби́ра (сă)** impf 'завршува со берењето' ~ *гу звáж'дами ут стр'ąхáта, гу закáш'тами на бинáта и т'ут'ýн'у на п'éт', на ш'éс рăнц'ą сă дубú-ра* [MS,t,5].

**дубитук*** m 'домашно животно (коњ, вол и сл.)' ~ *úди мýха-та, гл'éнда араслáнут и лиш'ú-цата (тáс мýхата, ш'у фл'áва у нусóт на дубúциту)* [MS,t, 77]; ~ *напкун крадеха два кон'а от Ѓувезна; тија кон'ата беха харни дубици* [МС(В),85]; ~ *áку постáни нéкој добúтук, товáрјут ... да гу товáрјат на дрýгите добúци* [V,PM.114].

**дýбла*** f 'златна монета' ~ *кóгăг си-лáфе зă-ниѓăв сáкăм дă ре́-чăм на вúја рабóти: на дýбли, мамудúи, пиндолúро, злáтни кăрфúци, злáтни грúмни* [УЕ, 12].

**дубли́же** pf 'дојде, се приближи' ~ *видéл ăдну урáч – си óрă, гóспут гу дуближúл и му вéле* [ДВ,18].

**дубр'ắ дóјди** изр. 'добре дојде' (отпоздрав на *"калимéра!"*) ~ *дóјди на гóр'ą, гу нáјди стáр-ију и му р'éч'и: "калимéра!" "дубр'ắ дóјди" и си утúдуха думá* [MS,t,40]; ~ *и му р'éку-ха: "дубр'ắ дóјди сфáту!"* [MS, t,78].

**д'убри́ште** (и: **ѓубри́ште**) n 'место каде што се фрла и собира ѓубре, гнојарник' [BV,45].

**Дубруве́н** m 'име на ветар што дува од Дојранското Езеро' [ПД,114].

**дубрувечар** 'поздрав – добра ноќ' ~ *ја и ричех, мале, дубрувечар / малој моме! / она не ми риче, мале / дај Будобро* [ТГ,51].

**дубрутро** 'поздрав, пожелување за добар почеток на денот, добро утро' ~ *сиќавај се Цвето, сиќавај / зашто ти врвум низ двори / зашто ти вел'ум дубрутро* [ТГ,37]; ~ *вăлко сé*

*тăка́, си-и́де, се́дне. "Ду́б-ру́тро ку́мо ле́со, ду́бру́тро, па́ си флéзе* [ПК,II,226].

**дува́*** f 'благослов' ~ *и та́тку-му тугáс му дáди дувáта и му р'е́ч'и "брăкај ш'арóка з'е́м'а, Маќедуни́ја т'ạ ни з'е́ва т'е́б'ạ!"* [MS,t,59].

**дува́н'** m 'орел' (pl **дува́н'ạ**) [MS,s, 26]; сп. **дуган** 'сокол' (?).

**дува́р*** m 'ѕид' ~ *и тáм заси́паха земе́та сас ка́мене, кату́ куга́ има хил'ада дувáре* [V,PM, 263]; [ДС(Ч)].

**дуве́к** adv 'вечно, (за)секогаш' ~ *и тăка́ си-устăна́ле и-буга́ти и сло́жни, дуве́к уз-де́цăта* [ПД,153]; сп. ~ *дуве́к мо́ма* 'таа што никогаш не стапила во контакт со маж' [BV,47].

**дуве́ц** m 'маж на кој му умрела жената, вдовец' ~ *има́ло ејн чуве́к дуве́ц, зима́л пуфто́рна же́на* [ПК,II,227]; ~ *који не је устанал дувец тоја не знае што е мăка* [ТГ,273]; ~ *фрли ергенот – на мужел / фрли млад дувец – ду среди / фрлил стар дедо – натфрлил* [ТГ, 92].

**ду-в'е́ч'ера** adv 'довечер' ~ *ж'ин-а́та си вили́ сăс умо́: "ду в'е́-ч'ера т'ạ напра́в'ạм ја́с!"* [MS, t,37].

**дувечера*** pf 'заврши со вечерата (јадењето)' ~ *дувечереха, здигнаха софрата; она останала гладна* [V,PM,34].

**дуве́шно** adv 'довека, вечно' ~ *да ки си о́дат вúи на ве́ново пе́кол, па пра́винти на ра́ј жив дуве́шно* [MV,K,282].

**дуви́р'а** pf 'завршува со вриењето (ферментирањето)' ~ *дуви́р'а = па́псува, запи́ра вар'ăниту* [MS,s,26]; ~ *дру́гију мăс гу ра́бути́хми, д'е́сит' дни́ завира па́тусу и дуви́р'а* [MS,t,4]. Овде имаме испуштање на предлогот 'за'; сп.: *д'е́сит' дни́ зави́ра*, наместо: за *д'е́сит'* ... .

**дувирли́ф** adj 'човек на кој можете да му ги кажете своите скриени мисли, тајни, без ризик дека ќе ве прекажува' [CK,323].

**дувица** f 'жена на која ѝ умрел мажот' ~ *уф книга ми пише мома да не земам / јазе да си палам млада ми дувица* [ТГ, 157].

**дуга́н** m, zool. Falco 'грабллива птица' ~ *дуга́нут-еј кут сико́л, кут ја́стрăбо-; о́де пу-за́јцто. Он еј и кукушка́р, и́ма зăви́јна чо́пка* [ПК,II,40]; 'јастреб' [CK, 323].

**дуга́н'** m **1.** 'просторија во која работи мајстор (занаетчија), односно во која се продаваат различни работи'~ *зл'а́зи вăнка, ... фа́ти да пăта ут дуга́н' на дуга́н'* [MS,t,84]; ~ *гу з'е́ стре́бруту и ма́ламо́ту, ути́ди на дуга́н'у* [MS,t,19]; ~ *кога дојдоха трите дни, отиде на куумџиовот дуган, ги зема ушниците, и млогу дослук фатили сос негу* [V,PM,69]; и: **диќан** ~ *пиле пеје пу турски диќајне / с уста пеје, с грло збор чинуве* [ТГ,199]; ~ *се́ дика́не и́мше то́ă ме́сто, Ѓура́н шо сă-ви́кше* [ПК, II,216]; **2.** и: **дуќан** – за селската средина, освен "место каде нешто се продава, значи и место каде што се собираат и договараат селаните" ~ *то́ испадна́ идно́-две́ пăта на дуќанут, му кажа́; па́ не́ му веру́ват* [KE,289].

**Дуганџиво** n 'име на село во Солунско' ~ *една жена не можа да роди, вика баби от*

*четири села – Дуганџиво, Тупчиво, Ватилак и от Дăрмица* [МС(В),87].

**дуга́чка** f (поименчена придавка) 'дрвена направа (на едниот крај проширена), за ставање леб во фурна – лопата' ~ *лупа́та сӑс дуга́чка рӑчка* [ДС (Ч)].

**дугле́де** pf 'забележи, здогледа' ~ *дугледа́ га цӑрн калу́гер, цӑрн калу́гер, млад егу́мен* [КШ,I, 108].

**дугуво́ре*** pf 'направи спогодба (за заедничка работа, настап' ~ *а́рно а́ма Ара́пино гу-пузна́л, сӑ-дугувури́л с-адна ба́ба. Она ре́кла: "ка́ ќи-ле́гне да-му-да́јте та́а пе́рница..."* [ПК,II,229].

**дуда́ве** impf **1.** 'повторно, дополнително става нешто на располагање' ~ *са́кише дӑ-му-дуда́бме о́ште па́ри тӑ дӑ ника́же* [ПК(М)]; ~ **2.** 'кажува нешто дополнително' ~ *не́што ки дуда́јме за ниве́стта ко́гӑг си нао́ѓа на че́шмӑта* [УЕ, 25].

**дуда́к** m 'усна' (: *го́рин* и *до́лин дуда́к*) [ПК(Г)]; [MS,s,24]; ~ *уф-у́стта ти́ӑ дек сӑ наре́дӑни зӑбито сӑ-жлиби́ни, а ти́ӑ нӑпре́ј шо́-сӑ, ги-ви́кме дуда́ци* (информаторот покажува на усните); *то́о-ј дуда́к и то́о-ј дуда́к* [ПК,II,237].

**дудакле́ста** (и: **дудакли́а**) adj 'жена со големи (дебели) усни' ~ *и́ч не́ м-оі̯ а́рна, ли́чна, же́нта, а́дна дудакле́ста, ка́-і̯-висна́ли дуда́цто* [ПК,II, 40].

**дудакли́а** adj 'тој што има дебели усни' (сп. **дуда́к** 'усна') [ИГ, 124]; **дудакли́а̨** [MS,s,24].

**дудее (са)*** pf 'станува досадно' ~ *му са дудеало от напилесии, станал па кинисал да оде на чужд‌ина* [V,PM,273].

**дуде́к** conj 'додека' ~ *смичо́к сӑви́ке, кӑту бру́мкичка нӑ-о́кто, чи́рче, кӑту бра́дувичка, дуде́к сӑ-прува́ле ќи-тӑ-бо́ле, по́сле...* [ПК,II,240]; ~ *учи́тӑло уф на́с устӑна́л дуде́к дӑ-до́· те́јко ут пӑза́р, дӑ-ги-сми́ре куми́тто* [ПК,II,320]; ~ *длӑго време, мили мӑжо / дудек коса ки-м пубеле* [ТГ,334]; и **дуде́ка** ~ *прӑпа́жде и дуде́ка му-зӑги́не гла́вӑта, ма·-зе́л измиќа́рчӑто* [ПД,170].

**Ду́диф До́л** m, top. 'име на место во Пазарско' ~ *и извади́а во́нка на адно до́л, Ду́диф До́л сӑ ви́каше* [КЕ,281].

**дуду́к** m fig. 'човек со просто, невоспитано однесување' ~ *и́ч не́ зна́· ма·бе́т дӑ-напра́ве, ќупте́н дуду́к* [ПК(Г)].

**Дудулар** m, top. 'име на село на патот Стојаково - Солун; овде се менувал *калаузот*' (= тој што го води *кирванот* од кирации) [ТГ, 423].

**дудуларски*** adj 'нешто што припаѓа на семејства од с. Дудуларци' ~ *адна година а зимах Дудуларската кӑшла; та от два братија кӑшла беше* [МС (В),84].

**дудуле** n 'ритуал што го организираат девојките во летен (сушен) период со молба кон Бога да заврне дожд' ~ се собираат повозрасните девојчиња, оние што се за мажење. ќе се договорат меѓу себе, односно ќе изберат некоја што ќе биде *дудуле*. Кога ќе ја изберат одат во бавчите и со див бозел ќе ја накитат девојката околу половината, грбот и главата, така што да не може да се познае која е *дудуле*. Потоа земаат 2-3

торби во кои ги собираат подароците (брашно, леб, жито, риби и др.). Одат среде село, на селската чешма и откако ќе се испрскаат со вода пеат *дудулејска* песна. Потоа одат по куќите, кога ќе влезат во дворот, додека *дудулејката* пее и игра, домаќинката со сито ќе пресее малку брашно врз главата на *дудулето* и веднаш потоа зема бардак и ја полева со вода, потоа од истиот бардак истура вода врз покривот и од стреите почнува да капе како кога врне дожд. Додека ова се случува, девојките и момчињата се *плискат сус вода* – обично оние што се сакаат. Потоа домаќинката ги дарува: *малце брашно, малце леб, една рибичка. Дудулејката* и девојките што ја пратат, откако ќе го поминат сето село се собираат во некоја куќа и тука од рибите прават вечера. Парите ѝ ги оставаат на девојката што играла *дудуле*, што била накитена со див бозел. Бозелот го фрлаат во вода. *Дудуле* почнуваат да играат околу св. Илија па сé до *Бугуројца* [ТГ,436].

**дудулејка** f 'девојка што учествува во ритуалот (молба) за да заврне дожд' (в. **дудуле**) ~ *дудулејка мајка / сред море стоје / на Бога се моле / дожд да заврне* [ТГ, 435].

**дудулинка** f **1.**'девојка што учествува во ритуалот (молба) за да заврне дожд'; **2.** fig. 'тој што е многу накиснат' ~ *тýкă, ричé, ва вéчăр ки-мúните, ама нúă куту дудулúнка – óти дош вăрнá нă-измукрú* [ПД, 173].

**дýдăл** m **1.** 'тој што учествува во обичајот "молба за дожд": голо дете покриено со гранчиња и друго зеленило, коешто ги обиколува куќите и пее: ~ *óј дýдуле, пéперудо лé ...* и сите што ќе ги посети му истураат вода на главата' [СК, 323]; сп. уште **дудăл** ~ *нéкоо дéте ќи-сă-ублéче (смéшно), тóо ќ-о-нăрéдăт ус-зилéно и ќи-óде пу-двóруфто, ќи-пée, ќи-гу-пулúват вóда и ќи-мóле бóга дă-зăвăрне дóш. Дýдăл шéте лéтно врéме, кá-ј̑ нóго жéшко, кá нé-ј̑ вăрнáло нóго врéме дóш*; **2.**fig. 'несакана фигура, плашило' ~ *зăстăнáла чúниш дýдăл, сéдни нă-стрáна* [ПК,II,40].

**дуждáрник** m, zool. Salamndra maclosa 'шарен земјоводен влекач, дождалец' [ПК,II,40]; сп. **дуждóвник**.

**дуждвóник** m, zool. Salamandra maculosa 'шарен земјоводен влекач' (личи на гуштер) [ПГ (К)]; сп. **дуждáрник**.

**дуждул'áф** adj 'дождовен' ~ *дуждул'áва гудúна (сă пугудú)* [ПК,II, 40].

**дужнúи** (и: **дужнú**) pf 'заврши со жниење' ~ *и жнáме, дужнáме, Пăтрóвдино дујдé. Чинúме, дужнáме и ричéă: вујнá с-утвурúла ут–Кýкуш нă-дóл, Сулýнцкуто Пóле* [ПК,II,251]; сп. **дужнијве** 'завршува *сус жнијајне'* [ТГ,335].

**дужцáрка** f, zool., Salamandra maculosa 'влекач со зелена боја, личи на гуштер – дождалец' [ДК,104]; сп. **дуждáрник.**

**дуздисе (си)*** pf 'се дотера, се пригответ' ~ *што си беше, Ванѓелино, Попово Јуванче / јуридил си, дуздисал си ду два*

*сива којна* [ТГ,40].

**дуздисуве (сă)*** impf 1. 'се дотерува' ~ *за-дéк сă-дуздисá тóлко? Гóсте дă-н-ти-дóјдат, шо сă дуздúсувиш тóлко?*; **2.** fig. 'средува нешто според своите интереси и желби' ~ *кумшúјте сј-а·- дуздисáа рăбóтта* [ПК,II,41].

**дузина** f **1.**'пакување од десет парчиња' ~ *кýпи áдна дузúна шпúрто*; **2.** fig. 'група луѓе' ~ *тéшко на тá нивéста áко нăгáзи на нéкуи пóзингúни л'ýди, úли áко тúја сă цéла дузúна л'ýди* [УЕ,27]; ~ *наридúли áдна дузúна дéца, па сéтне нé мóжат дă-ј-глéдат* [ПК,II,40].

**дуи*** impf **1.**'извлекува, исцедува млеко од вимето на овца, коза и сл., молзе' ~ *пóчнал тóј да дуú, ну уфцăта рéкла: "ти ма дуúш, амá јá с'á, шта са úспика в мл'áкуту"* ]ВС(Д),64]; **2.** 'дава млеко на малото (од градите), да цица, го дои' ~ *гу пуж'алú, си гу з'é сăс н'éја на рóпката; и т'á имáш'и мáлки мéш'л'ăнта, ги дујáш'и* [MS, t,16]; ~ *гу дујáш'и Димитрáку* [MS,s,24]. Сп. **цăрăка**, **насáва** [MS,s,24].

**дујáк** m 'мало јагне, коешто сé уште се дои' [ПК,II,41].

**Дујáчка** f 'име на соѕвездие' [ПК,II,41].

**дујдéјне** n **1.** 'пристигнување, доаѓање', **2.** fig. 'раѓање, доаѓање на свет' ~ *дéјто, пу нéјнто дујдéјне на бéло видéло нé си нóси ни на цăрква* [УЕ,29].

**дујдисин'** adj 'дотеран, натокмен (како што треба)' [СК,323]. Се слуша и: **дуздисин.**

**дујдисуве*** impf 'дотерува нешто, прави да биде убаво' ~ *пусéстримте а дујдисáа нă нивéстта* (= посестримите ја дотераа, приготвија невестата – за свадба) [СК,323]; сп.**дуздисуве.**

**дујдýве** impf **1.**'доаѓа некој, пристига'; **2.**'дотечува, достасува' ~ *(вó·та) дујдýве ду-тăрáк – тúă сă нăрéдăни прăчки кóј шó зăдăржувăт да-нé флéзе уфбýкăта ѓýбре, грáнки, нéко· дрýго нéшто* [ПД,171].

**дýјко** m 'тој што лесно се лути' ~ *сáмо сă-дý·, нé гувóре, тó· сă-вúке дýјко* [Кук].

**Дýјкова Пăрсéка** f, top. 'премин во планината – пресека, ниви на некој *Дýјко'*, микротопонимот го запишавме во с. Конско (Гевгелиско) [ПГ(К)].

**дујна ѓузелијка** 'убавица на светот' ~ *Лил'ана дујна ѓузелијка / Лил'ана, ал' ми каранфил / Лил'ана дробно бусилче* [ТГ, 214]; ~ *кум се весели сус млада ниевеста / сус млада ниевеста, дујна ѓузелијка* [ТГ, 176]; и: **д'ун'а ѓузели** ~ *му вели на цар'ут: "е ѕанăм ца р'у, сега удајата е харна, ама сега да имаш и ламината керка, она е д'ун'а ѓузели"* [V,PM,43]; ~ *го зева нас д'ун'а ѓузели от рăнката, го изваѓа вунка на сухо и мо вели ...* [V,PM,162].

**дýјна** f, bot. Cydonia oblonga 'овошје што зрее последно, наесен, дуња' ~ *пусéстримте пéат: вóди, брáче, вóди | прет кýм да а нóсиш | кум ќа а дарýве | дýјна ем нарáнѕа* [ИГ, 114]; ~ *не утидох, мале, дури дома / тук утидох, мале, пузад куќи / пузад куќи, мале ду дујната* [ТГ,367]; сп.: **дýн'а** (дрво и плод) [MS,s,25]; **дýна** [СК,23].

**ду́јне*** pf **1.**'силно испушти струја воздух низ устата' ~ *ка му риче́, му дујна́ на ни́х, да ре́кал: зева́јтисти Све́ти Ду́х* [MV,K,337]; **2..** изр. **до·-ду́јниш, ќи-па́дне** (= многу слаб човек, исцрпен) ~ *идва́ј о́де, до·-ду́јниш, ќи-па́дне* [ПК, II,160].

**дујни́ца** f 'овца што дои јагне'; в. **до́јница** [ПК,II,41].

**дујну́ве** impf 'силно испушта струја воздух низ устата' ~ *де́тто ка́ о-дујну́ве пъ̆рстъ̆но три́пъ̆т, уд-не́гъ̆вјоо дво́р ду-ца́рувјоо па́рк зла́тна къ̆лдъ̆рма́ биде́ла* [ПК,II,263].

**ду́јнъ̆н*** adj 'несериозен, лесноумен' ~ *ус-та́а ду́јнъ̆на ќи-съ̆-ръ̆спра́виш?* (= зарем ќе ѝ докажуваш на таа безумна) [ПК, II,41].

**Дујчин** 'м. л. име од Солунско – Еницевардарско' ~ *то шо ѝ ловише на јузбашијите / тоја беше Дујчин – гуспудар ут града Сулуна* [МВ(Е),263].

**дука́** conj 'додека' ~ *дука́ не́ ми пла́тиш е́с ту́к ки сто́м* [СК, 323].

**ду-кунда́ка** m 'малиот прст (на раката)' ]ВС(Д),67].

**дукат*** m **1.**'турска златна монета' ~ *и-зе́ва ти́а дука́тте шу-и-има́ше та́ и а́јде у-дру́га дъ̆-ржа́ва съ̆-фъ̆рли́* [ДК,139]; **2.** 'женски украс од злато, се носи на врат' ~ *а-ше́та, а о́на су-ти́а дука́ти, су-ти́а билизи́ј, су-ти́а пръ̆сте́јна* [ДК,139].

**дука́т** m 'просторија за чување коњи и говеда' [КЕ,246](?).

**дуката** f **1.** 'златна монета, дукат' ~ *па́к ги закл'учи́ магази́ите, бе́з да зе́ми една́ дука́та, ни́шту* [V,PM,21]; **2.** fig. 'симбол за мала монета, во овој случај за мала среќа' ~ *едно време имаши един мајстор от тиа д'улгериту. Беши млогу харин мајстор, ама къ̆смет немаши за една дуката* [V,PM,86].

**дука́че (съ̆)** pf 'се навреди' ~ *дъ̆-н съ̆-дука́чиш, ќи-т ка́жум, тъ̆-виде́х ти ка о-зима́* [ПК (Г)].

**дукимасе*** pf 'провери, испита' ~ *ама жената му фного умна и еднаш му рекла: "ти мъ̆жо, имаш фного пријателе, а на здраво ли ти са пријателе? Ајде мъ̆жо, рекла жената, да ги дукимасиме"* [ШК,V,418]; ~ *ту бре́ си́нко ич не́ дукима́сиш шо пра́виш!* (= не внимаваш што правиш) [ПК,II,41].

**дукла́е** pf **1.**'дополнително стави нешто, додаде' **2.** 'каже нешто ново, дополни' ~ *и́ма не́куи рабо́ти шо-ј зъ̆брави́ме, пъ̆ не́-ј ло́шо да-ј дукла́јме* [УЕ,30].

**дукси́ја** f 'вид материја за облека, чоја' ~ *ко́съ̆та му а пу́ќат у прида́вки, връ̆с къ̆връ̆кот адно́ мале́чко ка́пче и на въ̆рвот адно́ цъ̆рве́но къ̆лпа́че, нъ̆пръ̆ве́но уд цъ̆рве́на дукси́ја* [УЕ, 11].

**дукуз** num 'девет' ~ *свити Јувановци има доксан – дукуз* [ТГ, 26].

**дукузлу́к** m 'става жито, девет снопа наредени' [ПК,II,41].

**дукул'а́к** m 'измислица, несериозно зборување'; обично во мн.: ~ *дукул'а́ци му са ти́ја* 'измислици' (= не треба да му се верува, измислува) [КЕ, 243].

**дукунди́суве** impf 'наштетува' ~ *и ја́динто ка́-і но́го дукунди́се, а не-пъ̆ рабо́тта... То́о чуве́к но́го ми-дукундиса́, не́јкум д-оо-ви́дум* [ПК,II,41].

**дукъ̆дъ̆** praep 'до' ~ *уди́ле шо уд-*

*и́ле, тăка́ дукăдă Фу́рка – Дерве́нто шо му ви́кăме ни́* [ПД,152].

**Дула́** f, top. 'планински масив, врв меѓу Кукуш и Дојран' ~ *пл-ăни́нта сă-ви́кше Дула́ те́пе. Аа, не-е, Кру́ша-ј пă ут-кăд и́згрева* [ПК,II,246].

**дулактар** m 'кожна или шајачна облека (машка), има кратки ракави (до лактите и затоа: *дулактар*). Тоа е вид *купаран*, се носи одозгора; го носат кирациите (= превозници) [ТГ, 418].

**дулама** f (|| **дулма́** и: **минтан**) [ТГ,274]; 'платнена машка облека, кошула' [ТГ,18]; ~ *ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти дунесе: бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'* [ТГ,84]; ~ *ко́гăг гу примину́вăт зе́тот, на пуја́сут му кла́вăт пуја́с, дăлго три ду чити́ри арши́јна и кăдифе́јна дула́ма су гăјта́јна пурăбе́ни* [УЕ,10]; сп.: кога ќе нарасне детето (машко) до 4 год., место *антерија* (= долга кошулка, како фустанче), што ја носел дотогаш се облекува со *дулама* (= обична кошулка до под половината), и широки панталончиња – **барнавезе** [ТГ,130]; ~ *интири́а* (наместо *дулама*, т.е. кошула) *и́ ви́кат ту́кăшните* (информаторот е бегалец од Кукушко, а *ту́кăшни* се староседелците во Струмичко), според анкетата што ја вршевме со бегалци, преселници од с. Патарос (Дојранско) *антăри́а* зн. 'женска долга кошула'[ПД,118].

**дула́п** m **1.** 'вид орман, вграден во дебел ѕид' ~ *пи́ш'и уѕа́т' фо́тугрaфи́јата: "зара́т та́с мо́ма си уми́рам ја́с", ја затфо́ри фо́тугрaфи́јата у иди́н дула́п* [MS,t,9]; ~ *гу уста́в'ами мрăва да усти́ни и с'е́тн'ạ гу суби́рами у гарно́к и гу скри́вами у дула́п'у* [MS,t,4]; сп. објаснување од Серско: **дула́п** 'длабнатина во ѕидот, редовно таму стои иконата и кандилото; подоцна почнале да ставаат капаци и да чуваат внатре храна' [ДС(Ч)]; **2.** 'направа за печење кафе' ~ *ут кафе́ дула́п* [MS,s,25]. Овде има проширена употреба на предлогот **од** (**ут**) со значење 'за'; поопширно за ова в. во граматичкиот дел.

**д'улбе́р** adj 'убав, личен' ~ *на ж'ина́та мума́та би́ш'и мло́гу бе́т, на мăнц'о́ мума́та би́ш'и мло́гу д'улбе́р* [MS,t,61].

**д'улберли́к** m 'убавина' [MS,s,25].

**дулете*** pf 'пристигне' (некаде со летање) ~ *лете, лете, јарабица / дулитала, душитала / ду јураче, ду купаче* [ТГ,164].

**д'улгерин** m 'мајстор, ѕидар' ~ *отиде аф една гора гол'ама, најде таму кату негу един човек д'улгерин* [V,PM,87].

**дулма́** f 'вид јадење, полнети млади тиквички и модри патлиџани со ориз и мелено месо' [ПК,II,41]; [ТГ,163].

**дулма сус кисала каша** f 'име на јадење во Гевгелиско: полнети млади тикви со ориз и месо' [ТГ,21].

**дулни́на** (и: **дулни́нка**) f 'ниско, стрмно место, удолница' [KE, 276] ~ *тăргна́ме пу-а́дна дулни́нка* [ПК,II,41].

**дулни́ца** f 'ниско, стрмно место, удолница' ~ *пу-а́дна дулни́ца сă-тăркăл'а́* [ПК,II,41].

**дулч'и́нка** f **1.** 'мал (недлабок) дол' ~ *ма́лку до́лч'ạ* [MS,s,25];

~ *ка́ нă-зааќаа уф-адна́ дулчи́нка, ни́ на-та́м, ни́ на-ва́м, не́ма на-де́к да-бе́гиш* [ПК, II,41]; **2.** 'долина' ~ *сă-најде́ме уф-адна́ дулчи́нка* [ПК, II,41].

**д'ул'би́а** f 'далекуглед, бинокол' [СК,323].

**дул'у́м** m 'мерка за површина на земја = 1000 м.кв., во др. говори *декар*' [ПГ(С)].

**ду́м** m, zool. Syrnium vulgaris 'був' [СК,323]: според нашето анкетирање: **ду́мо** [ПК(М)].

**дума*** impf 'зборува' ~ *как думало така морету, гласо му се чу дур при сонцету, та се зачудило што е това, оти така морето дума* [V,PM, 266]; ~ *до́јранските мо́ми крéхто се-сме́јат и на Го́лаш ду́мат: "ој ти Го́лаш, Го́лаш, пла́нино прокле́та"* [ПК,II,235].

**дума́** adv 'во куќата каде што живее со семејството, дома' ~ *Настрадин-хо́џ'а си гу з'е́ва мага́р'ату, си утиди́ дума́* [MS,t,55]; ~ *за дад'е́ мло́гу гро́зди, за субир'е́ми мло́гу уки́ да за до́јми дума́ за гу зма́чками* [MS,t,4]; за да упати на положбата: "во домот" се јавува со различни предлози: **у** ~ *ж'ина́таму на ч'уфч'и́јата им'ắха у дума́ гắска* [MS,t,77]; **на** ~ *с'ắ за по́да на до́ма*. Сп. ~ *врắтна кл'у́ч'у, пруле́тна ко́н'у, ути́ди, сă зао́кули по ш'и́ч'куту с'е́лу, си до́јди пак дума́-му* [MS,t,20]. Во случајот (**дума́-му**) имаме необично, плеонастично изразување на посвојноста, којашто иако се подразбира, сепак е повторно потврдена со придодадената кратката заменска форма **му**.

**дума́** pl 'домашни' ~ *пуч'ива́ш'т'е́м, пуч'ива́ш'т'е́м си до́јдух у с'е́луту саба́карш'и (пу прузá́р'ани), си до́јдух дума́ ху́бав'а, ала́ ску́р'а ги на́х и дума́* [MS,t,2] (= ...дома пристигнав добро, ама во црно ги најдов домашните); ~ *шо́ чи́нте до́ма ?* (= како се домашните?) [ПК(Г)].

**ду́ма** f **1.** 'збор' ~ *та́тко пăзнăја́л двă-три́ ду́ми гắрчки, мо́о та́тко* [ПК,II,220]; ~ *тојнака тиа думи кога думаши, пак царјут нихна са шеташи аф гората* [V,PM, 64]; **2.** 'збор што значи подршка' ~ *гле́дум о́ти зă-ме́н чуве́к не́муm дă-ка́же не́ка ду́ма* [ПК,II,239]; **3.** изр.: **ду́ма дадé** 'вети нешто' или: **ве́чăр ќи-да́дме ду́ма, ќи-ме́нме ниша́н** (се однесува на чинот на свршувачка) [ПК,II,41]; **ду́ма не́ испа́ѓе** (се кажува за човек што држи до зборот, што не пренесува од еден на друг) ~ *ич ним сă-бо́ј, уд-ме́не ду́ма не́ испа́ѓе, сăкắн* [ПК,II, 160].

**дума́н** m **1.** 'гасови и саѓи што го придружуваат горењето'; сп. кога летно време трепери воздухот од жештина, се вели дека тоа е *думан* од оганот што го запалил св. Петар [ТГ, 15]; [BV,46]; **2.** изр. **дума́н е́-ј рăбо́тта** 'тешка ситуација': ~ *дума́н ме-ј рăбо́тта, не́ зна́м шо да-пра́вум!* [ПК,II,41]; ~ *дă-не́ сă-изла́јш дă-да́диш ут-кăми́ла пắстăрма́, оти дума́н не́-ј рăбо́тта* [ПД,170].

**думанлắк** m 'кадеж, чадови' ~ *шо-ј то́о думанлắк уф-уда́ата?* (= зошто има толку чад во собата?)[ПК,II,41].

**дума́та** pl, bot. Lycopersicum esculentum 'зеленчук, дава црвени

плодови, патлицани'; сп. **пат-лаџ'áн** [MS,s,25], [KE,251].

**думаќин** m **1.** 'стопан, татко на семејството, најважен член' ~ *не, глéте, óти думăкúно л'ăг-нá д-ýмре з-ăтăр, óт ки кáже нă-думăкúнкăта пăрúте уд-дéк сă* [ПД,153]; **2.** 'стопан што многу се грижи за куќата и семејството' ~ *áк нé бúше думакúн сé ráспýс ќи-óјше* [ПК(Г)]; **3.** 'сопруг' ~ *на три дни прад св. Димитрија ки фатише мојут думаќин да коле овци* [ТГ,207]; ~ *си гу чеке млади Стујан / млади Стујан нејн думаќин* [ТГ,203].

**думашáр** m 'добар домаќин, загрижен за домот и семејството' ~ *шитýрка, шéте, сéкă-де убúжде таа, тó· пă шó нé излéве вóнка, дóма сă-вăрте, тó·-ј думăшáр* [ПК,II,244]; ~ *мăш шó си-сéде дóма, нé шéте дéк бúло* [ПК,II,41].

**думáшин*** (и: **думáш'на**) [MS,t,2] (m ,f) adj **1.**'нешто направено дома (не фабрично)' ~ *нивé-стта му ја убличýваа су бéли гáјќи уд тéнко думáшно пл-áтно* [УЕ,12]; **2.** 'она што се однесува на домот (воопшто)' ~ *една мајка имала си два сина; поголемио кроток и милувал домашната работа, а помалкио бил и луд и гледал да отива на нивата и да оре* [ШК,V,419]; **3. думáшнјоо исáп нă-пазáро нé испáѓе** (= надежта и очекувањата ретко кога се исполнуваат, особено во врска со финансиите) [ПК, II,160].

**думба*** impf 'чука, удира на тапан' ~ *ину дăулџúа су-тó дá-улут дýмбăл шу дýмбăл тáму, кă сфăршăл си-грéде* [ДК,142].

**думен** m 'домаќинство' ~ *оште сум мала малечка... на можам куќа да гледам / на можам думен да вртам ...;* ~ *на можам думен да вртам / на можам госте да чекам.* [ТГ, 37].

**думен** m 'задниот крај на коработ каде што стојат *корубарите,* тој крај треба да биде секогаш свртен на југ, а предниот дел (главата) на север' (веројатно кога е укотвен) [ТГ,428].

**думзéт** m 'младоженец што останува да живее кај невестата' ~ *"ќó·-пúтиш сја́, вúке, мил'ундéро, дáли сáке д-устáне зéт нă-мéне". И устáнуве нă-мил'ундéро адúн думзéт тáм* [ПК, II,267]; сп. 'кога некој домаќин има само женски деца, тој доведува во својата куќа *думузет* (= домашен зет) [ТГ, 274].

**дýмке** impf **1.** 'удира по предмет што испушта силен звук, пр. по тапан'; **2.** 'движи лежерно мало дете, го успива' ~ *сáке (трибýве) до· дýмкиш тă дă зáспе* [ПК(М)].

**Думýс јатáк** m, top. 'ниви во реонот на с. *Стујáкăво* (Гевгелиско)' – скривалиште на свињи [ПГ(С)].

**думýс** m 'свиња' ~ *бреé, рéкăл, думýс, на кафиту не сă вúка такá?* [BV,47].

**думăзлăк** m **1.** 'долниот дел од воденицата каде што водата удира и го врти колото' ~ *д-ó·ш нă-вудинчáро, пуд-думă-злăко, чáрко дéка вăрте, рúби úма јá тăквú, амă нă-мóжум áска дă-ј-искáрум* [ПД,157]; **2.**'домашни животни што имаат исто потекло' ~ *адúн сóј, áјн сăмсăлé вúкиме нă-чувéцте*

*уд две́, три́, шти́ри кӑшти* (роднини) *ти́ӑ сӑ адно́ сӑмсӑле́, а пӑ о́фцуте ади́н думӑзлӑк сӑ-ти́ӑ* [ПК,II,244]; ... *како́ф-еі̯ то́о думӑзлӑк?* – така се изразува човек (во иронија) кога е непријатно изненаден од нечии лоши постапки; уште: **3.** 'добар пород на домашни животни': *то́о ја́гне не́ о-ко́л'ум, ќ-о-чу́вум задумӑзлӑк* [ПК,II,41].

**думӑки́нство** n 'заедница од родителите со своите деца, семејство' ~ *ца́ро мо́ра д-ин да́ве ут-се́ко: думӑки́нство пуеди́н да гу-ја́де ту́ка* [ПД,167].

**думӑша́рка** f 'домаќинка, загрижена за домот и семејството' ~ *не́ шки́те, не́ испа́ѓе нӑво́нка, до́ма си-се́де, си-гле́де де́цта, та-ј думӑша́рка* [ПК (Г)].

**Дунав*** 'најголема река во Европа' ~ *мома стоје јуф Дунава / тенка бела преминена / ситно, дробно наридена* [ТГ,173].

**дунадвур** adv, opp. на 'внатре' ~ *шо не испагиш дунадвур да видиш / шо вија л'уда на наште порти, шо се вртат* [МВ(Е),261].

**д'унѓа́*** (и: **д'ун'а**) f 'севкупност на постоечката или замислената стварност, опстановка во која се живее, односно во која постои се́' (свет) ~ *на на́с д'унѓа́ ж'иво́ту такфо́с зӑ-ј е́нкур* [MS,t,46]; ~ *зева́јтисти царшти́ната шо и азӑр за ва́с ка си курдиса́ дун'а́та* [MV,K,338]; ~ *тамо имало едно др'аво високо и гол'амо, старо. И што пиле имало на д'ун'ата, сите тамо са пилели* [V,PM,69]; сп. **дујна́** [BV,47]; ~ *ва́а вил'а́ла: "уд ме́не по́убӑва не́ма на̣ дујна́та"* [ИГ, 112]; ~ *мердиве́н дујна́* (= животот е како скала, еден се качува друг се симнува) [ПК (Г)].

**дуне дуне*** pf 'дојде до струење на воздухот во атмосферата, дувне' ~ *ка си дуна Сечко един ветар и дож, ка си зафати една лапавица* [ТГ,13]; ~ *дуни југо, дуни / дуни да не duниш / ки ти дадум, југо / мома црнојока* [ТГ,142]; ~ *а́рно а́ма та́а ку́чка дӑ-ста́не адна ве́чӑр, де́тто ка́ спија́ло, до-ду́не то́о пӑрстӑно: ни кӑшта, си́чко са̣ рӑстури́ло* [ПК,II,264]; в. **дујне.**

**дун'е́ва*** impf 'носи нешто до местото каде што се наоѓа лицето што зборува (или на кое се зборува), донесува' ~ *му вили́ на манџ'о́т-и: "ти дун'е́вам ма́нџ'а да ид'е́ми"* [MS,t,77]; ~ *му р'е́куха : "нӑј за по́јми за о́да, ти на́ ни дун'е́ваш' о́да, пу пӑнт'ут за ја спи́ваш'* " [MS,t,75].

**дуне́се*** pf 'пренесе нешто до местото каде што се наоѓа лицето што зборува (или на кое се зборува)' ~ *ве́ли на них Исус: "дунсе́јти ут ри́бити шо фати́хти се́га"* [MV,K,338]; ~ *ќи гу кӑндӑле́сум, ќи гу мӑндӑле́сум, па́ ќ-ти дуне́сум* – поговорка (= квас) [ИГ,122]; и: **дунис'е́*** ~ *"да е́змити о́да да ми ха дунис'е́ш'* " [MS, t,86]; ~ *н'е́са пурӑнч'ах да ми дуниса́т у́тр'а̣ п'е́т' хил'а́да укӑ ви́ну* [MS,t,68].

**дуне́син** (уште: **до́нцин**) adj 'син што го доведува мајката кога ќе се премажи, ако е ќерка: **дуне́сина** и **до́нцина** (*мо́мта-ј до́нцина*)' [ПК,II,41]; [ТГ,131]; ако пак таткото донесе дете (во бракот) тогаш е **на́јдино**

[ПК,II,243].

**дуне́суве** (и: **дуне́сӑве**) impf **1.** 'носи со себе нешто до одредено место' ~ *сӑ симна́л во́а до́лу и зе́ме и дуне́сӑве, ạди́н пọ а́ди́н и извӑ́рвӑве* [ИГ,114]; **2.** 'води со себе' ~ *а́јде о́де по́по о́н до: па́се. Пạсе́л, пạсе́л, ọ-дуне́суве до́ма, па́ грӑ́ц, грӑ́ц, вӑ́гл'ạне гри́зе* [ПК,II,233]; **3.** 'создава услови за нешто, допринесува' ~ *која рало не оре арно и не дунесуве ного бирикет* [ТГ,84].

**дунимеч*** m 'место в река каде што водата врти' ~ летно време кога ќе надојде Вардар (по некој силен дожд) и кога ќе се замати по *брзјаците* (таму каде што водата брза) и по *дунимечите* (таму каде што водата врти), онака на срека (на треф) *фрл'уве сертме* (= рибарска мрежа во вид на конус) ]ТГ,393].

**дунисини́к** m 'син доведен во новиот брак (обично кај оќув)' [ТГ,131]; [ПК,II,243]; в. **дуне́син** [ПК,II,41].

**ду́нка** f, bot. Cydonia oblonga [BV,46]. Сп.: **ду́н'а** (Сол, во Кук: **ду́на** – В,47).

**дуну́ве** impf **1.** 'го покренува, го раздвижува воздухот, пр. ветар'; **2.** 'кога човек испушта воздух и со усните го усмерува' ~ *то́о пӑ́рстӑно дуну́ве, адно́ш, два́пӑт, три́пӑт ка́ duна́л една згра́да две́-спра́тна стӑна́ла* [ПК,II,263].

**д'ун'у́м** m 'мерка за површина (= 919 м. кв.)' [СК,323]; сп. **ду-л'ум.**

**д'ун'унма́** f 'јубилејна прослава на турската (султанска) власт, придружена со илуминација' [СК,323].

**Ду́ове** 'празник на мртвите' [ПГ (К)]; во с. Стујакӑво запишавме: *Ду́хӑфте де́нӑве* [ПГ(С)].

**дуовник** m 'свештено лице, исповедник' ~ *така живуваќи, бактиса, па утиде пра един дуовник да са испуведе* [ТГ,146].

**ду́п** m 'отворот на задникот, анус' ~ *са пракина придеки, исприде кулко на влӑкут дуп да му затниш* [ТГ,362]; **ду́п** 'газ' ~ *на-та́а пӑ у́стта ин-еј кут кукушко́ф ду́п* [ПК,II,41]; сп. **гӑ́с** (пообично); [СК,323].

**ду́пе** impf **1.**'отвора дупка (со остар предмет)' ~ *на-Бла́гувиц и ги дупи́ме у́шичките нӑ-мо́мта, ќи-ј кла́дме убе́чки.* Сп. уште: *те́нџӑрто сӑ-дупи́* (= на тенџерето се отвори дупка), односно: *зе́ а́јн ка́мин, ма-дупи́ гла́·фта* (со камен ми направи рана на главата, буквално: ми отвори дупка) [ПК,II, 41]; **2.** 'боцка со нешто остро' ~ *а́ко не́кои мӑле́чки влӑкне́нца му испа́днӑт на де́јто, то́гај ба́бӑта ве́ли де́ка ти́ја гу ду́пӑт, пӑ зато́ пла́ка де́јто* [УЕ,29]; **3.** 'кога дрво (пр. црешна, слива) напролет развива пупки' [ДК,104].

**дупи́и** pf 'испие се́ што има' ~ *о́ни дује́:, дупија́: гу-та́м шуи́мше, прӑбра́:-гӑ* [ПК,II,223].

**дупидăрво** n, zool., Pendrocopus 'птица клукајдрвец' [ДК,104].

**дупи́ре*** impf 'стои едно до (на, врз) друго' ~ *врӑс го́рн'о: ка́мӑн дупи́рӑт чӑкӑлда́ци, о́ни гу тре́сӑт жи́тто, дӑ-пӑди́нӑт зӑ́рнӑта* [ПД,171].

**ду́пка** f **1.**'издлабен, изриен простор во земјата' ~ *големјут брат рекал: "вӑрзајте ме сус една ортома, пуштејте ме уф дупката и, кога ки а дрӑснум,*

*да ма искарите!"* [V,PM,271]; ~ *и клал тел'ал да вика: "котри јунак за излези сос кон да ја прискокни дупката, он за везми царјувата мома!"* [V, PM,181]; **2.** 'длабнатина в карпа, служи како живеалиште на животни (јазовци, лисици, мечки)' ~ *дéк ќ-óде? – ф-лисúчинта дýпка. Ф-áдна лисúчина дýпка сă-набýте тáм пут-лисичúнта* [ПК,II,233]; ~ *тогáс отúде на мéчкини дýпки, разпита која мéчка изјади мýлинту и онáја мéчка га фати, га вăрза, га тýри самáр на гăрбо и га товарú дăрвата* [V,PM,107]; **3.** 'пробиено место на нешто, пр. на дрво, на штоф и сл.' ~ *акý не а вúдам ут рăцити нéгови дýпкити ут карфúити... нé-ј кабúл да верýвам* [MV,K,337]; ~ *гл'éнда д'ắт'ạнту иднá дрýга дýпка и му вилú: "ч'áкајти сúга ..."* [MS,t,86]; **4.** 'задник, газ' ~ *гу клáј на дýпката ш'иш'éту, как иш'т'ắш'и да хрúпни на гóр'ạ за да гу фт-áса* [MS,t,50]; сп. **рóпка**.

**дýпки** pl 'ноздри на добиток'; со исто значење и: **рăнки** ~ *нó-го му-сă-широки рăнките* [ПК, II,41]; [ПД,114].

**дупкичка** f, dem. од дупка ~ *гу видéла гулéмта снáа прику идна дýпкичка ут тá врáтта. Пýле, стáрјут пáри имáл* [БМ, 196].

**дýпло** adv 'двапати повеќе, двојно' ~ *и óна еднá шăкá пăрú му-дáве... ши-уддéло дéтто. Му вéле: "тáтко, са-сă, вéле, дýпло пăрúте"* [ПД,145].

**дупл'áн** m 'златна монета' (= две лири и четвртина заедно – во една монета) ~ *дунсéа дупл'áн (мạмудúа) и двá стạмбóла (алтăјне), пăпýци, чурáпе, кạврáк, едúн зạ клајнáјне, два зạ пукријувáјне* [ИГ,116].

**дупл'ана** f 'турска монета' [ТГ, 426]; сп. го објаснувањето за *гулем нишан* од Таневиќ: 'церемонија при свршувачката, при тоа на *армасницата* (= свршеницата) ја даруваат со *дупл'ана*, две *мамудии*, два *алтăна* и две *рубии* [ТГ,154]; в. **дупл'áн**.

**дупне*** pf **1.** 'со остар врв направи отвор на нешто'; **2.** fig. 'натера, поттикне' ~ *д'áволот такá ми дупнá, ми расипá душáта ми* [V, PM.289].

**Дýпница** f, top. 'име на населено место' ~ *а тýк, а тáм, а-тýк, а-тáм, дă-дýр Дýпница гă-најдéме* [ПК,II,251]; ~ *уф-Дýпница áсăл живуáме нúă, уф-Цéрмин* [ПК,II,252]; ~ *сéтне нă-нусú дéвиро д-óјме нă Дýпница, тáм* [ПК,II,252].

**дур** **1.** praep 'до' ~ *гу пúта – дур с'ắ бúш'и магáр'ạ, да с'ắ стáна ч'ув'áк* [MS,t,55]; *"ти за м'ạ ч'áкаш' с'éдим гудúни и трú днú, áку ни дóјда дур нузú вр'ắм'ạ, да сă уж'енúш' "* [MS,t,19]; ~ *сă тýрна удгóр'ạ ут пóртата смóла на врăх мумáта и ја смулú удгóр'ạ дур дóл* [MS,t,64]; **2.** conj 'додека, дури' ~ *му пúш'и н'éтр'ạ: "тузú д'ắт'ạ, ш'ту гу пýш'там сăс ж'ивúнит'ạ, дур да дóјда да гу нáјда испáстрину"* [MS,t, 17]; ~ *санким ти вел'ам, ча цар'ут на, да ни е жив, чул, ча сми сиромаси, на пусна алтăни, да јадеми дур де сми живи* [V,PM,32]; **3.** part ~ *бериќет да даде / да са чинат чиничките / дур ду стрејте, дур ду стрејте* [ТГ,435];

~ *утива дур на инó м'ăсту у гурáта, идúн глăмбóк дóл нахóж'да* [MS,t,16].

**дур** adv **1.** 'потоа' ~ *зáфати да плáтиш úл пишúн ут напукóшнити дур на прăвнити* [MV, K,315]; **2.** 'уште' ~ *дýр сăфáлиш, нé тé-ј стрáм* (= направил нешто недолично од кое би требало да се срами) [ПК(Г)].

**дуработе*** pf 'заврши со работењето' ~ *уд сега и дејна и ноќа да работиш и ка ќи дуработиш па пуд мишка рабутенто да си гу земиш* (клетва: да немаш резултати од работењето) [ТГ,365].

**дурáк** m 'погрден назив за човек што прави неразумни постапки' ~ *то-ј алúс тéле, нúшто не разбúре* (= објаснување од информаторот за значењето на зборот **дурáк**) [ПК,II,41].

**дурече*** pf 'заврши со кажувањето' ~ *а тоа фторио пăт речел: "прешлино ми утеже", и, ошче не дуречел, го пушчил тешкио камин долу* [ШК,V, 420].

**дурдé** conj 'додека' ~ *дурдé бéх млáт и врăт'áх кáминот да мéли водинúцата, бéх хáрин, и ме зóбеа, и ме пóиха* [V, PM,137]; ~ *"а си главúми, кату што вéлиш, áма да не на тéраш до три годúни, ча нúа дурдé не добúими пáри, не ки дóјдими"* [V,PM,20]; ~ *кога ки видиш мăтна река да иди, да не миниш от неја, дурде не утихни реката* [V,PM,93].

**дýри** adv 'одвај, најмногу' ~ *дрýзите ученúци дујдéле су кајúкот, нé бúле далéко ут сýхуту, тукý дýри двéста аршúни* [MV,K,338].

**дури** conj 'додека' ~ *да не кáжити нúкој вó шо а видéхти, дури Човéшноу Син да уживéи* [MV,K,327]; ~ *синку, кога ки видиш некој облак и да дăжди, тинака да заприш на една страна, дури да промине облакот* [V,PM,93].

**дури** part ~ *му вели сос слăзи на учите ú: "аман, владика мој, ти са мол'а да дојдиш дури на нашта кăшта"* [V,PM,40]; ~ *тúа кă-сă-јáшле, јáшле, дýри ину-врéме рéкле: треба дă вúдиме. Ќи-сéдиме: кóј úма жăлто гóмно – то· е* [ДК, 139].

**дурúа** f 'земјоделска алатка, лопата' [ПК,II,41].

**дурúја** f 'коњ, добар' [BV,47].

**дурúсува*** impf 'дава подароци'; сп. **дарóва** [MS,s,25].

**дурманџúја** m 'дрводелец' [BV, 47]; сп. **дограмаџúја**.

**дýрми** part 'нели' ~ *мóлчи, нăрóт úма пуд-дăрвуто, шó ки-н-нăпрáвăт, дýрми сă-крú·ме ?* [ПД,162]; ~ *ним ми кạжýви, дýрми тă-видéх кá испáѓише уд-нúх ?* [ПК(Г)].

**д'ус** adj, indecl. 'рамен, еднообразен, еднобоен' [BK,47]; [CK, 323]; ~ *елéко ме-ј дýс, бисшáрки, тăкá, прáф, шó да-сă-мăчум, зạ-дóма мé-ј* [ПК,II,41].

**дус'ạч'é*** pf 'заврши со сечењето' ~ *ја дус'ăкуха тапс'áта, гу завúрат мáслуту* [MS,t,8].

**дýсбитивúја** adj, indecl. 'сосема прав, рамен' ~ *ас нóсум дýсбитивúја фустáне, от сум дибéла* [ПК(Г)].

**дýстạбạнлúа** adj 'тој што има рамни стапала и поради тоа тешко се движи' ~ *Кúрто нă-Шúл'ка о-вăрнáле уд-вујниклăк от бил дýстạбạнлúа* [ПК(М)].

**дустигне*** pf **1.** 'дојде некаде,

пристигне' ~ *ут тамка трăгнали да пăтуват и дустигнали ду едно големо дăрво* [ШК,V,420]; **2.** 'успее да заврши некоја работа' ~ *а пáк áко не дустúгнăт да гу крăстат, тóгај у сéкој сéло, на грубúштăта има пу аднá лéа за таквúја дéца* [УЕ,29].

**дустојно** adj (m, n) 'тој што заслужува (достоен)' ~ *варај цару, веле, нашу ѓуспударо! / не сам дустојно јас да ти седнам на твојта столнина* [МЕ(В),259].

**дутéпе** pf 'претепа, убие, уништи' ~ *и-уддéли тáм, сúте сă-збрáли, ус-кáмине сă-гу-дутипáли нă-Милáн Дéлчуф, брáт нă-Гóце Дéлчăф* [ПК,II,274]; ~ *ми кáк нé сум' глáдно, дéцта цéл дéн игрăјáа, мă-вăрзáа з-áдна дрăмка тáм. Фáт-и, дутéп-иј пóпо дéцта ут-ќутéк* [ПК,II,233].

**дутéпин** adj 'тој што е претепан, што има повреди' ~ *и пá гăсрéште вăлко нă-пăто, дутéпин."Е, е, рéкăл, ти нă-мéн шо ми-прáвиш... Мă дутипáа"* [ПК,II,227].

**дутишта (сă)*** pf 'направи, опстане' ~ *ни можеме да јă свăршиме: ден'а јă градиме, вечер сă бори ... тога т'а искарала камено от кладнецо, клала го на кулата и завчас сă дутишiтала* [V,PM,126].

**дуткаје** pf 'заврши со ткаењето' [ТГ,363].

**дутраје** pf 'издржи, премолчи' ~ *слушаќи ка са фале ичуменут, на мужe да дутраје, и му риче...* [ТГ,342].

**дуќанџија** m 'тој што работи в продавница (дуќан)' [BV,46].

**ду(х)*** m 'воздухот што го издишуваме' ~ *а бре, приăтéле, мувéле, сé арно ама дýут ти смăрде, ти мирúса* [ДК,149].

**дýх** m **1.**'божја порака, божја сила' ~ *и гуворú Ангил, и ричé на нéа: Сфéти Дýх ки флéзи на тéб*; ~ *ка му ричé, му дујнá на нúх, да рéкал: зевáјтисти Свéти Дýх* [MV, K,337]; ~ *éм ричé на нéгу: Дýхо биз глáс и глýх, јáс ти пувéлам: úспадни уф нéгу* [MV,K,285]; **2.** 'внатрешна сила на човек' ~ *тогáс господáрот му вéли на писáрот: такá да знáјте, от македонска зéмја каквú дýхови испáждат* [V,PM,153].

**дучеке** pf **1.** 'отиде (излезе) во пресрет на некого' ~ *кого мајка ки прачеке; ки прачеке ки дучеке?* [ТГ,263]; **2.** пожелување – 'да доживее' ~ *и уд гудина сус здраве да дучекме жетва и нов леб* [ТГ, 306]; ~ *деца да изгледе, деца да ижене; гулема старост да дучеке* [ТГ,109].

**душа** f **1.** 'живо човечко суштество' (обично со број, поретко со прилог, означува извесен број луѓе) ~ *идúн вр'éтин' т'ут'ýн' за да с'ăш' úш'ти нáјмрăва ш'éс дýш'и* [MS,t,5]; ~ *и вил'áт: "фáт'ахми тóлкус дýш'а, алá идúн ч'ув'ăк, кáк ја вúд'а фóтуграфúјата, фáти да плáч'и"* [MS, t,25]; ~ *ја ут'éгнуват хóртумáта за да дóјдат ч'изúјиту крăстума ... и з'éват двамúна дýш'а пуинá фитифтúра* [MS, t,3]; **2.** 'она што дава можност за живеење, "центарот на животот" ' ~ *éла тúнака сос мéни, да úдими дур на хаjдýциту! Ки си бóрими сос нúх: и óни дýша úмат и нúа* [V,PM,21]; ~ *óди си на зéмн'а*

*Израилцка; óти тúи шо сакáле дýшата на дéтито умрéле* [MV,K,306]; ~ *то дај му ти пешин душа, а, ако го не закол'ам земи ми мојата глава* [ШК,V,423]; **3.** 'мисла кај човекот, внатрешен живот, разум' ~ *голéмо и сăрцито мóјо на Гóспот, и радувáла дýшата моа кри Бóга мојо уткинáч, шо си приглиднá на нáјдóлна измикáрка нéгува* [MV,K,306]; ~ *да ки а рéчам на дýша ми: дýшо, úмаш нóгу добрúни, шо да си нáјдат за нóгу гудúни; чúни си раáт, јáди, пúи, и рáдуј-с* [MV,K, 277]; **4.** според религиозните верувања: – "носител на духовниот живот, што во моментот на смрт го напушта телото" ~ *гу пукăлнá Крáл'у Мáрку, му р'éч'и: "тузú, ш'ту ми гу стóри ни на Бóга дýш'а да дад'éш' ни на з'éм'а кóкал да клад'éш'!"*; ~ *ричé на нéгу Гóспот: Нéразбрáн, вá нóќ ти сáкат дýшата у-тéби; úми вúа шо си клáл уф амбáрут, за кóј ки бúдат?* [MV,K,278]; **5.** 'внатрешен мир' ~ *му вéли: "немóј јазăк чúниш на тúа дéца, л'у éла јáзе да ти дáм харчлăк за дýшата ми"* [V,PM, 150]; **6.** 'обраќање со љубов, милост' ~*и му вéли: "амáн моја дýша Кулýф, тúнака ли си тýка?"* [V,PM,11]; ~ *бре нивесто, грејна душо / три гудини се сакахме* [ТГ,333]; **7.** сп. **катирúнна дýша** 'име на растение со пријатен мирис на лисјата, има ситни цветчиња, мента' (bot. Mentha); **8.** изр.: **душа што ни сака** (= она што ни е мило) ~ *ка ни милува Госпут, и ни даде душа што ни сака* [ТГ,306]; **душа нека стоје** (= важно е човек да остане жив, независно од лошото здравје) ~ *душа нека стоје (Бог) ки да здраве, ако не вадан, а оно утре* [ТГ,247]; и: ~ *дудека душа стоје ки са надејме* 'додека сме живи ќе се надеваме' [ТГ,248]; **бéре дýша** (= тешко е болен, умира); **ми сă стéге дý:шта** (= нервозен сум, оптеретен психички, не можам да останам овде) [ПК(Г)]; **ми сă утфóри душ'áта** (= се чувствувам пријатно, исполнет сум со радост) ~ *и фáт'ах рáбута ... кáмин'а да ц'ăпими ... и таká пó ми сă утфóри душ'áта заш'тó л'áбу си гу звáж'дах* [MS,t,3]; **ми расипá душáта** (= ме обзедоа негативни емоции, што резултираат со негативни постапки) ~ *јáзи му бех хизмикáр, áми д'áволот таká ми дупнá, ми расипá душáта ми, ми чалдúса умот ми и ме пăхна, гу утепáх* [V,PM,28]; **каква душа има** (= му се восхитувам од храброста што ја покажува) ~ *ох, ами кога виде така она мома, каква душа имала аџеба, да гледа сестра ú обесена и нејн живот доврăшен* [V,PM.62]; **придадé си душата на Бога** (= умре, почина) ~ *кату свăрши татко му порăката, са прости сос сичките приатели и сос домашните си, придадé си душата на Бога* [V,PM.7]; ~ *гу пукăлнá Крáл'у Мáрку, му р'éч'и: "тузú, ш'ту ми гу стóри ни на Бóга дýш'а да дад'éш' ни на з'éм'а кóкал да клад'éш'!"*; **дýша нóсме** (= животот не е вечен, сите нé

очекува смрт и затоа треба да внимаваме како се однесуваме) [ПК(М)]; ~ *да и ка̣лна на ни́х, и риче́: не зна́ите шо ду́ша но́сити* [MV,K,329].

**душе́г*** m 'постела, дебела постилка врз која се спие' ~ *ка̣ пла̣ка́ле и двӳјцта, то́а де́тто ка̣ пла̣ка́л, сӑлзите ут о́чте прӑку пе́рницта ду душе́гут прӑтуни́ле. Мо́мӑта ка плака́ла* ... [ИГ,112]; и: **душек*** ~ *ка фатило да го буце, го фӑрлил душекут, го грабнал Предлозан, са спуштил пу него и Алате* [V,PM,272]; ~ *утишал, набуцал трӑјне, гинѓаре и боцки на душекут, да на може да спие на него Алате, да да го фӑрле* [V,PM,272].

**душете*** pf 'дојде, пристигне некаде' ~ *лете, лете, јарабица / дулитала, душитала / ду јураче, ду купаче* [ТГ,164].

**душике (сӑ)** pf 'се сети, сфати' ~ *он сӑ душика́л шо-ј ра́бо́тта и мо́-шкумна́л* (= тој сфатил за што се работи и побегнал) [ПК(М)].

**души́кин'** adj 'ненормален' (?) (според Саќов) [СК,323]. Интересно е дека од истово дијалектно подрачје (кукушкото) сознанијата што ги имаме за семантиката на зборот (од анкетирањата) се поинакви: *души́кин* се кажува за младич над 15 год., кога престане да биде дете, т.е. почне да ги разбира односите меѓу луѓето, а тоа ќе рече и меѓу половите' ~ *путсе́тин, душикин гисфа́ште рабо́тте.* Сп. уште: *ич не́ сӑ-души́куве* (зн. 'не се досетува, пр. да си замине, т.е. не се сообразува') [ПК,II, 41].

**душичка** f, dem. од 'душа'; сп. изр. **една душичка опште стоје** (= кога некој е многу болен, и многу слаб) [ТГ,248].

**ду́шке** impf 'помирисува' (на брзина) ~ *а́ска ич не́-ј са́кум ма́чките, но́го ду́шкат* [ПК,II, 41]; исто: *ду́шке ку́что.* Заб.: зборформата *пес* ја среќаваме само во фразата: *це́та да те ја́дӑт,* инаку се употребува редовно *ку́че* [ПД,125].

**душма́н*** m 'непријател' ~ *а-бре́ Ту́рци, ви́ӑ мо́ј душма́не* [ПД, 155]; ~ *душмајне да не сретум ни уф пӑт ни дома* [ТГ,306]; ~ *ви дава́х на ва́с пуве́лата да стӑпнити навра̣с зми́ити и скра́пиити и навра̣с сӑто стра́шно уф душма́нити* [MV,K,312]; изр. (пожелување): кога душмајне воја просо ду зрно ки суберат, тоги и нашут касмет да гу празимат (зн. 'никогаш') [ТГ,16]; сп. **душма́нин.**

**душма́нин** m 'непријател' ~ *леши́цата как ви́де душма́нинот, фати́ да бе́га, тази́ата по не́ја, га те́ра ту́ка-та́мо, га́ изгони́ а́ф една́ го́ра* [V,PM, 139]; ~ *ви́доха, ча не мо́гат да изл'а́зат на́ глава сос тако́ф еди́н душма́нин; фати́ха ве́ки на Бо́га да си мо́л'ат* [V,PM,24]; изр. *ве́ли ла́фут:* **"во́ата сто́и, ама душма́нут не сто́и"** (= омразата, зависта и сл. се многу присутни и многу активни) [УЕ,4]; **дӑ-не́ да́а го́спо нӑ-вӑрлио душма́нин** (се кажува за големата несреќа што не треба да се пожелува дури и на непријателот) [ПК(Г)];[BS,47].

**душманка** f 'жена – непријател' ~ *камо ти прстан на рӑка? – имам гу, лудо, имам гу /*

*душманка мајка ме каре / не даве, прстан да носам* [ТГ, 203]; ~ *туку кабаат немате! / мојата мајка, душманка, кабаат има* [МЕ(В),265].

**душмањлăк** m 'омраза' ~ *тú мо:ймиш на-нéго душмањлăко, сé глéјш лóшо дą-му-нąпрáвиш* [ПК,II,41]; ~ *тăкóф душманлăк нé-ј н-áрно, ќи-н сă-вăрне* (однесувањето со омраза може да му наштети и на иницијаторот) [ПК(М)].

**душмански** adj 'непријателски' ~ *јадејне и пијајне братски, исап глидајне – душмански* (= во регулирањето на сметките отпаѓа роднинството) [ТГ,319].

**душо** vok. 'милостиво обраќање кон сакана личност' ~ *кажи Рушо, кажи душо / јуд што болна лежиш* [ТГ,38].

**душумé** n **1.**'под од штици, патос' [ДС(Ч)]; **2. д'уш'ам'é** 'подигнатиот дел од куќата од каде што почнува спратот' ~ *и там з'éват м'áра ут гриндúт'а, фáш'тат т'ем'éл'а, ги дукáруват дур на д'уш'ам'éту* [MS,t, 44]; **3.** 'долниот дел на колата, врз кој се ставаат ствари' [ТГ,421]; **4.** 'тавански простор на кој се оставаат различни работи'; сп. ~ на *душуме-то* (таванот) се качуваат со скали [ТГ,304].

**дă** (< **да**) conj 'укажува на последователност на дејствата = та' ~ *а тýк, а тáм, а-тýк, а-тáм, дă-дýр Дýпница гă-најдéме* [ПК,II,251]; **2.** (со интензионално значење = дека) ~ *ут далéку тóј вúд'ą манц'óт-и дă-ј лустрац'úја* [MS,t, 68].

**дă** part ~ *óни турúле адна чáша утрóва, акą дă гу пувлáдăт Јарăм Минăрéто долą – дă сă утрýăт, дă нé сă дáат жúви* [ИГ,114].

**дăа** impf 'зема воздух со градите, дише' [ДС(Ч)]; [ЛС(К)].

**дăбова кąрúја** f 'место со дабова шума' [ДС(Ч)].

**дăбăвúца** f 'младо дабово дрво' [ПГ(С)].

**дăбăлчáниц*** m 'жител на с. Дабил'а' ~ *áк óда:х нă-Дáбил'а ќи-м-ја цéпше то: дăбăлчáницо. Ас не ддéх крáф да тéче. То:-ј кăзăлшúш* (= вид болест) [ПК,II,239].

**дăвáјне** n (со значење на adv – давајќи) 'отстапување на нешто' ~ *а чóику сă-утéпăл пáри дăвáјне* [ДК,153].

**дăвáштем** adv 'додека даваше, давајќи' ~ *е дур зéвăт цáрут дă-му-ă дáде та шáпкăта нă-нéго и дăвáштем – пррр, сă-стóри прóсо* [ДК,141].

**дăврăндúсуве*** impf **1.**'се созема, зајакнува'; **2.** 'се спротивставува' [СК,323].

**дăвăтнáјсе** nuм 'број 19' ~ *а пă дéтто му бúло вăзрăсно, усумнáјсе, дăвăтнáјсе гудúшно* [ПД,144].

**дăж** m 'водени капки што паѓаат од облаците, од небото' ~ *пилету гу вел'ат пингор; това пиле на сухо вр'аме си моли на Бога за дăж* [V,PM,96]; и: **дăжд** ~ *и кату отиваши на пăнтот фати много дăжд да дăжди* [V,PM,199].

**дăжди** impf 'врне дожд' ~ *и кату отиваши на пăнтот фати много дăжд да дăжди* [V,PM, 199]; ~ *синку, кога ки видиш некој облак и да дăжди, тинака да заприш на една страна, дури да промине облакот* [V,PM,93]; ~ *штоту са покриват чобаниту, кога дăжди* (= објаснување за називот

кепе) [V,PM,33].

**дăждóвин*** adj 'нешто поврзано со дожд' ; сп. *дажд'éната з'éмја* (= влажна земја); *дăждóвну вр'ǻмą* (= врнежливо време) [MS,s,20].

**дăжлúф** adj, сп. ~ *дăжлúво вр'-áме* 'кога многу и продолжително врне дожд' [ДС(Ч)].

**дǻга** f 'странична даска од каца или буре' [ПК,II,41].

**дăјáк** m **1.**'помош, потпора, но и отпор против некоја сила' [СК,323]; **2.** 'тепање, мавање во кое едниот е супериорен' [ИГ,124]; ~ *ама му ддéх идúн дăјáк, ќ-о: пáмте дур еј жúф* (= го изнатепав толку силно што ќе ме памети додека е жив) [ПК(М)].

**дăкса*** (< декса) pf 'прифати, вети' ~ *царо това дăксал да стори* [V,PM.289].

**дăлáк** m **1.** 'слезина' ~ *сплúна* (= слезина) *вúкиме нúă, а Тýрцте вúкăт дąлáк;* **2.** 'кожна болест, модра бронка на телото, носи елементи на опачно заболување' [СК,323]; ~ *то: дăлáк шо излéве пу-чувéцте, пу-кóжта. Тó-ј... дăлáк, óни гу-сéча:. Имше ут-Акăнцăлúа адúн. Тó бúше кăзăлшúш, ама дăлáк мувúка: тук* (информаторот од Кукушко, с. Грамадна, под поимот "тук" го подразбира зборувањето во Струмичко, каде што тој живее како преселник, бегалец). *Кăзăлшúш, ус-áдна úгла ќо:-чúне, ќи-мутýре адúн тóс, ду-тáм еј* [ПК,II,239].

**дăлáнки** pl ~ *сúтнички дрǻфцта шó устáнуват ду-чикóро кá цéпме дǻрва ус-бăлтúа. Нéкуј и-вúкат* **ципнąтúнки.** *Тúа избúрме за-пóтпал* [ПК,II,42].

**Дăлбóки Дóл** m, top. 'планинско место, дол во околината на с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ(К)].

**Дăлбóк Пăт** m, top. 'пат меѓу селата *Стујакăво* и *Силимли* – Гевгелиско' [ПГ(С)].

**дăлбóк*** adj **1.**opp. на 'плиток' ~ *мéжду Асáро и Кéчире úмше аднá рéка, та сă-вúкше Дирвéнто, дăлбóка рéка* [ПК,II, 247]; **2.** 'силен' (во синтагма со сон) ~ *зашчо и било студено, дошло и на ум да го стопли виното, та се напила килко и стигало и се опила толко, дури и заспала дăлбок сон* [ШК,V,417].

**дăлéко** adv, opp. на 'близу' ~ *чуфлúцте нă-дăлéко, дрýго мéсто, дóло* [ПК,II,216].

**дăлечин** adj **1.** opp. на 'близок' (просторно) **2.** fig. 'второ, односно трето колено од роднинство' ~ *тóо ми бúше дăлéчин руднúна* [ПК(Г)]; сп. уште: ~ *нé сă-свој, дąлéчни сą.*

**дǻлжен** adj 'тој што има долг' [ДС(Ч)].

**дăлжúна** f 'растојание од еден до друг крај' (на нешто) [ДС(Ч)].

**дăлгá** f **1.** 'бран' [СК,323]; ~ *дăлгите морцки го исфăрлиле на една крај* [V,PM,239]; **2.** 'занес' ~ *нóго рабóта úмме, сé уф-дăлгá ни вăрве врéмто*; **3.** изр.: **дăлгáта а-фатú** 'отиде некаде' ~ *нé знáм Мąрúа надéк а-фąтú дăлгáта, сă-прăминú, уддé нéгде* [ПК,II,42].

**дăлго** adj (во служба на adv – 'многу') ~ *кă-сă-висилúле, сидéле дăлго врéме* [ДК,140].

**дăлгǻн** adj 'болен – во бессознание од голема температура' ~ *úма нóго óгин, сé-ị дăлгǻн* [ПК,II,42].

**дăлдúсе*** pf 'се занесе' ~ *шó-си*

*дăлдисáл пу-тáа, кут дă-нéма дрýзи мóми* [ПК,II,42]; ~ *тú бăјá си дăлдисáл пу Марúа, áма глéди дă нé тă излă̏же* [СК,323].

**дăлдúсуве*** impf **1.** 'се нурка длабоко под водата' [СК,323]; **2.** 'се занесува, дури се заборава' [СК,323].

**дă̏лк** adj **1.** (орр. на 'кус' – има голема должина) ~ *најде един стар човек, којто имаши бела брада до ноктите му дăлга* [V,PM,83]; ~ *пуд-éдно... дăрво сăднáле дă-сă-пучúнăт и л'ăгнáле тăкá дă-пуспú:т, дă-пудрéмăт. Пăт дă̏лк* [ПД,153]; ~ *сундурмáта е дă̏лга кулку кý-ќта, тéсна ạдно, ạдно и пулвúнạ мéтро* [ИГ,118]; **2.** 'како атрибут на именка што означува време, кога нешто трае повеќе време' ~ *ими, рăчéле, ти ки нă-рáниш уф-та: дă̏лга зúма и-тăкá ки-приживé:ме* [ПД,154]; сп. изр., поговорки: **дă̏лк Тóдọр бис кóсќи** (= дим); **дă̏лга Ена бис сенка** (= река) [ИГ,118]; **тá: испаднá дă̏лга и ширóка** (= нешто компликувано и за да се реши треба многу време) [ПК(М)].

**дăлканúчка** f 'парче дрвце, деланка' [КЕ,267].

**дăлкăнúца** f 'парче дрвце, деланка' [КЕ,267]; сп. **дăлкинúци** pl 'ситни дрвца за потпал'; в. **дăлáнки** [ПК,II,42].

**дăлмá** f 'дел од трлото, оттаму ги тераат овците во страгата' ~ *нă-дрýги сéла му-вúкат* **кóрда** [ПК,II,42].

**дăлмо** conj 'штом' ~ *тọј ми риче: "дăлмо не ги фати с рăката да ги крадеш, нема грех"* [К, BC,82].

**дăлăклúа** adj 'тој што има болна слезина' ~ *тóо шó-į бóлин уд дăлáк, издýјн-еј* [ПК,II,42]; односно 'кога му се поболени внатрешните органи (слезинка, црн дроб)' ~ *и сплúнта ќи-му-сă-издý: уф-курéмо, и дрóбо ќи-му-сă-пуврéде, тó-ј дăлăклúа* [ПК,II,239].

**дăмéк** part ~ *вăртéл, вăртéл, нă-прăвúл нéкуј гăрлúк, тăкá нéкуј чингéл, да: зăкáче, дăмéк да: искáре нă-лисúцăта* [ПД,157]; ~ *и нáм уз дóбăр нạчин пушчúл абéр дă-дóјде, дăмéк за дă биде уф-нéго зéт* [ПД,155].

**дăмгá** f 'петно, белек, знак' [СК, 323]; Малецки од Солунско бележи покрај **дăмгá** и: **дамгă̏** [MS,s,19].

**дăмгăлúа** adj ~ *шăрéн гу вúкăт чувéк, аку има тóчки нă-лú-цто, дăмгăлúа, пóвиќе е шăрéн* [ПК,II,240].

**дăмкóсин'** adj **1.** 'којшто има забележлив недостаток' (пр. не може да зборува, или криви со ногата, или нема нормален раст и сл.); **2.** 'за кого се има јавно мислење дека е крадец и (или) слично' [СК,323].

**дăмладúсе*** pf 'изгуби свест, се парализира'. Сп. : *уд-рăбóта дạмлạдисá чувéко* [ПК,II,42]; [СК,323].

**дăмлăдóсин** adj 'тој што доживеал излив на крв во мозокот (со видливи последици)' [СК, 323]; сп. **дамлосăн.**

**дă̏мп** m, bot. Quercus 'шумско дрво, дава плодови желади – даб' ~ *и сă уплáш'и хúтра Пéтри, сă скáци на едúн дă̏мп на типéту и удóл дăмбóт врав'ă̏ха ш'úч'-ката дúвина* [MS,t,75]; ~ *му р'éкуха : "ми т'éглиш'!" и утúди идна лáм'а, си извáд'ạла идúн дă̏мп, си гу з'éла на гр-*

*абóт* [MS,t,75]; ~ *тój и з'éл идна́ хóртума, и врзал п'ąтн-ájсти дамбé сăс хóртумâта ú ха и трăгал* [MS,t,75]. Во претходните примери дадовме демонстрација на случаи со зачуван назализам од Солунско; во др. говори (долновардарски) дăп ~ *дăп, рăчéл, пáрте ду недéл'а азăр дă-ми-j-чúниш, áку нé ми-j-дájш ки-тă-сéчум* [ПД,161].

**дăнáк** m 'машко теле, јунец' [КЕ, 246]; ~ *тéл'то уд-áдна гудúна ej-дăнáк* [ПК,II,42].

**дăнáче** n 'млад, уште нескопен бик' [СК,323].

**дăнáчка** f 'женско теле, јуница' [КЕ,246]; ~ *тá-j јунúца, как дă ти кáжум, жéнско тéле, пó-гулéмко, дăнáчка вúкуме, јунúца вúкуме. Пу-нáшо пóвике мóјш да гу нăпúшиш дăнáчка*; сп.: *кá-j станáла кут нéкаа дăнáчка* (за млада жена) [ПК, II,42].

**дăнéска** adv 'во текот на денот што се одвива' ~ *кój умрé – умрé, кój жúф си-дујдé. И тук устăнáме ду-дăнéска, áрно нé-j, сјáа* [ПК,II,42].

**дăндóре** impf 'зборува несериозно, сешто – дрдори' [КЕ,273].

**дăндăнúа** f 'расправија, караница' [СК,323].

**дăну*** (и: **дăно**) n **1.**'долниот дел (дно) на голема водена површина' ~ *"áку úмаш' прáу, на прáу да т'ą звáди Гóспут', áку-j на крúу, у дăнуту у мур'éту да т'ą фăрлú Гóспут' "* [MS,t,68]; **2.** 'долниот дел (дно) на направа (пр. на орман, сандак, кутија) во која се ставаат ствари' ~ *цáр'ут му намазá дăното на кúлото сóс катрáн и гу даде на Кира Мáргу* [V,PM,140]; ~ *кугá ја гл'éда óш'ти врăзана му стујú; гу з'éва нузú ч'уврé, гу клáва на дăнуту на синдýќу* [MS,t, 35].

**дăр-мăр** interj 'подржување на звуци кога се пржи јадење' ~ *нă-двóриштта устăнáме, вúкăт нăтре тăхтăбúти úма, адни пă бăли úма. Нă-двóро сигóтвăт, тáвăта дăр-мăр, ќисвáре нéка· кáшичка тáмă* [ПК,II,220].

**дăра** f 'трага од нозе на човек (или животно)'; сп. **дúра** [MS, s,23].

**дăрбýка** f 'музички инструмент – длабок глинен сад на кој на отворот има оптегнато штавена кожа на која се чука како на дајре, со прсти, тарамбука' [СК,323].

**дăрвéк** m 'дебело дрво, дирек' ~ *типăра пусна́ кáминот и дăрвéкот, бизирѓáниту биз мăра ки ги истéпаши* [V,PM.126].

**дăрвéно мáсло** n **1.**'масло од маслинки' [КЕ,244]; и: **2. дăрвену мáслу** n 'масло за јадење (општо), зејтин'; сп. **лáт'** [MS,s,23].

**дăрвúч** n, bot. 'место со ситна шума' ~ *гăста шýмичка, или аку има нăсéјно нéкуј дрăфцąта* [ПД,124]; сп. **дăрвúче.**

**дăрвúче** n, bot. dem. од дрво ~ *нą пладнúнта си-i̯-заплăднувáл* (овците) *пут-иднą-дăрвúче, си-лигнáл; ~ идéн кăзáн лúри úма пут вó дăрвúчту* [БМ,199].

**дăрво** n, bot. 'многугодишно растение со тврдо стебло' ~ *рéкăл гóспу ут-тóо дăрво дăнé jájте оти ќ-ýмрите, фăтúли, jăдéли, jăдéли, пăднáли гóли* [ПК,II,237]; ~ *ама тă апáло, шитáло, нéма дą мăрдниш úч: куту две дăрва ќи*

*клајш - мăрдạт дăрвạта?* (пр. за испуштање на прашалната партикула **ли**) [ИГ,112]; и: **даро** ~ *на дора хми имало кладнец и ду нег едно даро, на дарото сă покачила да слуша* [V,PM,281]; ~ *та на сред полето станало едно бахче много гиздаво, сос много т'урлии дарвета* [V,PM,266]; и: **дăро** ~ *и он отúде тáм та са покáчи на еднó дăро* [V, PM,262]; Малецки освен **дắрву** 'дрво што вегетира или пресечено, но не овошно' [MS, s,23], бележи и **дрắву***, **др'ắву** (pl **дрăвé, дрăвá; дрăвýшки** 'дрва за огрев') ~ *кáта д'éн' хóж'даха са сарá лам'áт'ạ за дрăвá* [MS,t,75]; ~ *т'éс ифтúм'увúт'ạ глáвн'ạ стáнаха млóгу рáвни дрăвé, стáнаха диб'éли, с'é за гр'éнди* [MS,t, 44]; сп. top. **Гулéмуто дắрво** 'име на место во околината на с. Градобор (Солунско)' – порано имало поставено дебело стебло над некој поток што служело како мост.

**дắрвце** n, bot., dem. од **дắрво** ~ *то· дăрвце шо нé фирéјше, жугнá* (= почна да напредува)... *жугнá дăрфцито гá·ре, и чувéк е тăкá* [ПК (Г)].

**дăрвăнáк** m 'диво јаболко' ~ *твăрда јạбýлка, нé сă-јáде, бисслáч, здрée éсинта* [ПК,II,42].

**дăржáва** f 'организирана (голема) заедница со власт, војска, граници' ~ *и Гăрците цéла дăржáва кá пудбрá, пучнáа тúă тóпуве дă-пýкат уф-сéлта, зăпáл'увăт сéдбите, жúтта* [ПК,II,218]; ~ *"а-бе, си-вéле, нé-ă нóсăм нáка-нáка у-óрмăнут и д-ă-зăкóл'ăм, дă-гу-зéм вóа флóринут, д-избéгăм дрýга дăржáва"* [ДК,139].

**дăржáвин*** adj 'она што ѝ припаѓа на државата' ~ *адно дăржáвно училúште úмше. Уф-училúштто жиувá·ме нúă* [ПК,II, 252].

**дăржáл'** n 'дршка на орудие (на бăлтúа)' [ДС(Ч)]; во крајните источни говори: **тупурúште.**

**дăржáл'ка** f 'дршка' (на *бăлтúа*) [ДС(Ч)].

**дắрже*** impf **1.** 'има фатено нешто и не го испушта' ~ *сéкăк, кóгăг вéлиме дéка óна ќи дăржи двé стóмнички, тúја сă иптéн нóви и сифтé óна ќи му прáви су пăлнéјне су вóда* [УЕ,25]; ~ *шó чинúше цáрица? / на бéл кáмин сéдише / мăшко дéте дăржише / кáпата му шúеше* [ПК,II,329]; **2.** 'остава да стои некаде' ~ *гу клáвами на чардáку на с'ắнка, гу дрăж'ими три дни на с'ắнка* [MS,t,5]; **3.** 'стои прикрепен за нешто' ~ *тáа кóска-ј сиврúа кóска, нă-кулéнто сăдăрже* [ПК,II,238]; ~ *чурáпо ас искáрум, глéдум мáлчко сăдăрже нóхуто* [ПК,II,240]; **4.** 'нешто чува, го држи под контрола' ~ *тукý бéши крадáч, óти он а дрăжиши кéсито, и пáрити óн а úмаши* [MV,K, 288]; **5.**'му ги има фатено рацете (на некого), го оневозможува да прави она што го сака' ~ *му кăжýве нạ тáтку му: "Јас ќи гу дăржум, ти ел гу зáкули"* [ИГ,114]; **6.** 'го чува, му овозможува да остане на одредено место' ~ *"ш'ó кáзуваш', мáри, éш'ти ми ја дрăж'úш', ни вúкнуваш' забúтинут, ш'у-и дóл ... да ја закóли!"* [MS,t,84]; **7.** 'зафаќа, се простира' ~ *и на Бога се да*

*си молиш, синку, ча на ламината земја, дурде дăржи нејната земја, има дефови* [V, РМ,43]; **8.** 'притиска нешто, се труди да не побегне' – односново значење го констатиравме само во императивни форми; ~ *ка́ пугле́днувăт сел'а́нто: нă-мăга́рто вăлк. "Бре́ј, вăлк, гл'-ăда́јте, вăлк дăржа́јте"* [ПК, II,224]; ~ *ти́а у́дрăт, "а бре́-е, дăржа́јте вăлк"* [ПК,II,234]; **9.** 'чува (дете), се грижи' ~ *ја сна́а му рăбо́те, он де́тто гу дăрже до́ма* [ИГ,110]; **10.** 'задржува некого некаде' ~ *о́ти пăтна́јсе мину́ти мă-дăржа́ дуде́ка гу-зи́ме фăлџа́но* [ПД, 146]; **11.**'прави да трпи некој нешто (непријатно)' ~ *мо́мăта ка плака́ла – прăку пе́рницте... ду́р на зе́ми* (капале солзите). *На́пкум и дăржа́ле тăка́ чти́рсăт ве́чăра* [ИГ,112]; **12.** 'се застапува за нешто, опстојува' ~ *"Што направи?" – "Ки правам, ама ако сă дăржите и вија"* [К,ВС,90]; **13.** 'слави празник' ~ *свити Јувановци има доксан – дукуз ... јако устане сите да их држиме јапти алах ишимизи!* [ТГ,26]; ~ свети Аралампие не е *тежук празник*, но сепак жените го *држат* [ТГ,29]; како што се гледа од последниве примери Таневиќ во Гевгелиско бележи вокално **р̥** иако реалниот изговор има двофонемска вредност.

**дăрл'а́ч** m 'земјоделска направа, служи за ситнење на грутките по орањето' ~ *шо́ си́тниме зе́мăта, и́ма џăле́зни ро́шки, а пăк ако-ј уд-дăрво* **бра́на** *сăви́ке* [ПД,121].

**дăрма** f, bot. 'ниско растение, жбун' ~ *зăецот се скри́л ув дăрмата* [ШГ,IV,338]; ~ *удѝли, удѝли, гу-скрија́ла ф-а́дни ба́хчи та́мка, ф-а́дни дăрми* [ПК, II,329].

**Дăрмица** f, top. 'име на село во Солунско' ~ *зимаха ил'ам от пашата да отепат кăде ки најдат харамиата. Влахăт доједе на Дăрмица* [МС(В),73]...~ *на мојто време немаше цăрква ни на Дăрмица ни на Бугариево, само на Ватилăк имаше, и човеците отиваха там* [МС(В),69].

**дăрмуни́суве** impf 'чисти жито на тој начин што го поминува низ **дăрмо́н** (= решето на кое има широки дупки за пресејување на жито)' [СК,323]; ~ *ус-не́го о-дăрмуни́сувме жи́тто* [ПК,II,42].

**дăрмăлăк** m 'зашумено место со многу грмушки' ~ *кăпи́ни, тăрне. Ка́ флизе́ме уф-ади́н дăрмăлăк, ни́ го́ре, ни́ до́ле* [ПК,II,42].

**дăрнин** adj 'немирен, дрзок' (обично се кажува за поголемко дете, односно за девојка која што нема добро поведение) ~ *но́го-ј дăрнино, шо́ са́ке то пра́ве* [ПК(Г)].

**дăрпа (се)** impf 'се чеша по кожата' [ДС(Ч)].

**дăрсе*** impf **1.** 'потресува нешто брзо' ~ *ним га дăрси* (= немој да ја тресеш); со исто значење: *џа́ске* [ПК(Г)]; **драси*** ~ *да́јте ину-ипо́л ки́ло рăки́а, ја́с ќи-му-дра́сăм се́ндикут* [ДК, 128]; **2. дăрснуве** 'повлекува нешто' ~ *напкум а вăрзуве гулемата мома за ортомата, дăрснуве, а изваѓат* [V,РМ, 271].

**дăрт** adj 'стар, изнемоштен' (обично со пејоративно значење) [ПК(М)].

**дăрýве*** impf 'дава подарок во знак на почит, љубов' ~ *ки-ім бáкниш рăка, ки-ї дăрýвиш, нă кóј рúза, нă кóј пăчéта, и они ќ-ти дарýвăт* [ИГ,116]; ~ *е, сéдăт тáм, сă-нăјáдăт, пúăт. Му-рéкла нă-дéтто: "кá-ќ тă-испрáтăт ќи-тă-дăрýвăт сúчко"* [ПК,II,262]; и: **дăрýва** ~ *и на крáј, гибú, кóгăг ќи-си азăрúсăт гóстте да си óдăт, мáјкăта ќи зéва и ќи и дарýва нýнкото и нýнкта* [УЕ,30].

**дăрфна*** pf 'допре' ~ *и пак стáрата бáраш'а мéчката и мéчката е дăрфна сас устата. Пак стáрата рéче: "и стáра бидóх, и млáда бидóх, таквó штипáлу не видóх"* [V,PM,264].

**дăрча** f 'ситен продолжителен дожд со ветар' [КЕ,247]; ~ *кá вăрне нóго дéништа, кá úма гулéма влáга, тóги вúкме: фăтú áдна дăрча, сăто сéме изгинá; уф-нúфте нúшто нé никнá* [ПК,II,42]; изр. **кóаста дăрча а бúе, óна пáшката на гóре** – поговорка, се однесува на девојка (жена) што е претерано и неосновано горда [ИГ,124]; во Серско за називот **дăрча** е запишано следново објаснување ~ *русú сúтен дăш* [ДС(Ч)].

**дăрчил'áф** adj 'период кога врне продолжително и сé е влажно' ~ *дăрчил'áва гудúна*; в. **дăрча** [ПК,II,42].

**дăрчúн** m, bot., Cinnamonum cassia 'канела – кора од јужно дрво, има пријатен мирис, се употребува за слаткиши' [СК,323].

**дăрџáн** m, bot. 'зрнесто растение, личи на просо' ~ *рáсте уф-урúзо, дáве сúтни зрăнцта – алúс прóсо, сúви, ус-нéго ú-рáнат мăлéнките пúлишта* [ПК,II,42].

**дăсапáк** adv 'повторно' ~ *си прáви сăс умó: "ш'то анáнги да пóда јáс склáвус дăсапáк, афý úмам инá камúла парú"* [MS,t,14].

**дăска*** f **1.** 'парче од стебло на дрво, исечено тенко и долго, штица' ~ *ету глéдат едúн човéк на морéту, едні дăска úмаши под нéгу и си бóриши сос стрáшните далгú* [V,PM,24]; ~ *бýтимо-ј нăпрáвăн уд-дăски, сă-турýвă уф-нéго кúсло млéко и сă-чýка* [ПД,156]; ~ *да идиш пак гората да сечеш дăрви, да ги чиниш дăски* [V,PM,65]. Во примеров имаме случај на беспредлошка синтагма (додаток за место без редлогот *во)*; и употреба на множинската наставка -и кај именки од ср. род (*дăрви*); **2.** 'штица за принесување леб во фурна' (врз *дăската* се става *мисáл'* (= крпа во која се става лебот за да не се залепи тестото') [ДС(Ч)]; **3.** 'штица што се прицврстува на ѕидот – полица' [ДС(Ч)]; **4.** 'градната коска кај човекот, меѓу ребрата' [MS,s,23]; вакво објаснување немаме сретнато во други пунктови (можеби Малецки направил превид, бидејќи називот **дăска** fig означува: слаб човек, без мев).

**дăулџúа** m 'музикант што удира на *даул* (= тапан)' ~ *ину дăулџúа су-тó дáулут дýмбăл шу-дýмбăл тáму, кă-сфăршúл си-грéде* [ДК,142].

**дăх** m 'воздухот што го изди-

шуваме, здив' ~ *си р'ѐч'и : "а́ку гу на́пăлн'а, за м'ą змăч'ка!", на н'ѐгу му т'ѐкна : гу наду́ м'ąхо́т сăс дă̆х* [MS,s,74]; но исто така: 'кога човекот умира од него заминува **дă̆ху**' [MS,s,23]; сп. уште: *дйо му смăрде* 'му мириса здивот' [ПК(М)].

**дă̆ха*** impf 'кога човек го испушта (и прима) воздухот, дише' [MS,s,23].

**дăхне*** pf 'се раздвижи воздухот, дувне' ~ *дăхна силин ветăр* [V,PM.52]; ~ *позна, ча нема капа, и рече: "а, наистина, на пăт'ут, кату идех, ми дăхна един тихи ветир, белким ми падна капата"* [V,PM,46].

**дă̆ш'** m 'водени капки што паѓаат на земјата од облаците' ~ *му вили́: "н'е́ м'ą пра́ите кабу́л ... да до́јда то́с в'ѐч'ăр у ва́м ... зири́м сă мо́кра ут дă̆ш' "* [MS,t,80]; ~ *куга́ лети́ дре́бан дă̆ш и ста́ват бу́лки (бру́мбилчета) мно́го ста лити́* (верување) ]ВС(Д),82]; изр.: **сăс стóмни дă̆ш** 'силен пороен дожд'; **и́ма дă̆ш** 'врне дожд' [MS,s,23].

**дăштарчинкă** f, dem. од **дăштерја** 'рожба од женски пол' ~ *имал си само ăдно синча и ăднă дăштарчинкă* [V,PM.29].

**дă̆ш'тир'а*** (и: **дăштерја**) f **1**.'рожба од женски пол' ~ *"ш'о́ ка́зуваш', дă̆ш'тир'у, ти идна́ ца́рцка мо́ма да е́змиш' иди́н измиќа́рин!?"* [MS,t,84]; ~ *усӑмна, до́јди та́тку-ји и з'е́нт' ни муж'а́ да на́јди и ја пи́та дă̆ш'тир'а́-му* [MS,t,29]; ~ *една жена си имала еднă сојă дăштерја и другă заваренйцă* [V,PM,286]; **2.** 'обраќање со милост кон помладо суштество од ж. род' ~ *рекла на жената* му (од трговецот): *"мол'јă ти сă, дăштерју, нека постои това сăндăк дома ти ду утре"* [V,PM,280].

**греин*** adj ~ *бре нивесто, грејна душо / три гудини се сакахме* [ТГ,333].

**Гувидарникут** top. 'планинско место, ограден простор за чување говеда – во околината на с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ(К)].

**гу́зи-гу́зи** interj 'извик кога се вабат свињи' [КЕ,264].

**Грлто** top. 'планинско место, името добиено според формата – во околината на с. Конско (Гевгелиско)' [ПГ(К)].

## РЕДУКЦИЈАТА КАКО ФАКТОР ВО РАЗГРАНИЧУВАЊЕТО НА ДОЛНОВАРДАРСКИТЕ ГОВОРИ

1.1. Иако на одноcниов – не толку мал – простор, т.н. Долновардарско, забележуваме релативно единство како во поглед на морфонолошката страна, така и во синтаксички поглед, сепак во глобала можат да се изделат две регии: јужна и северна.

Во излагањево, низ контрастивен метод, разгледувајќи ги резултатите од појавата редукција на неакцентираните вокали, ќе укажеме на она што ги поврзува и она што ги разединува односниве говори.

Прво, на фонолошки план единство покажуваат во поглед на вокалскиот систем, кој е единствен (со исклучок на серско-лагадинските говори): шесточлен, двостепен и од трикласов тип. Во редот на високите вокали, освен самогласките *и* и *у*, го среќаваме и среднојазичниот вокал *ă*, што се јавува како висок корелат на *а*. Неговата дистрибуција е ограничена, во почетокот на зборoформите се јавува ретко (исклучок прави воденскиот говор), пр. *ăлџке,* а на крајот само во најјужната зона пр. *вудни́џă.*

Овој систем може графички да се претстави на следниов начин:

*и ă у*

*е а о*

Неговата релевантност се однесува само на акцентирани силабеми, тогаш вокалите *е*, *а* и *о* по своите звукофизиолошки особини не се разликуваат од соодветните гласови во литературниот јазик. Во неакцентирана позиција тие се изговараат пократко, редуцирано, односно може и да се елиминираат опозициите *е : и, а : ă, о : у,* во таков случај системот се упростува до следнава шема:

*и ă у.*

Сепак резултатите на редукцијата, па и на обратната редукција, често не се јавуваат во чист вид, туку се работи за гласови омеѓени меѓу артикулацијата на *а* и *ă, о* и *у, е* и *и* (*ă*), т.е. алофони што ги предаваме со соодветни знаци: *ạ, ọ, ẹ*

Во одделни говори од Долновардарско, пр. во Дојранско и во северниот, планински дел на Кукушко, т.н. Карадаг, среќаваме и друг тип алофони: фонетски долги вокали, обусловени од дистрибуционите закони на овие говори за избегнување на хијатот. Ваквите должини ẹе добиени, главно, во резултат на контракција на два еднородни вокали на која можело да ѝ претходи асимилација, доколку вокалите биле различни. пр. *ла:* < *ла́а* < *ла́е, сто:* < *сто́о* < *сто́е,* во пр. *ко́:зта* кон асимилацијата и контракцијата се приклучила и метатезата: *ко́озта* < *ко́азта* < *ко́зата.*

**2.1.** Посебностите од областа на вокализмот на југоисточните говори ќе се обидеме да ги претставиме низ резултатите од т.н. редукција на неакцентираните самогласки. Овие резултати ни даваат основа да направиме и извесно разграничување на дијалектниот јазол – долновардарски говори. Прво, во пооделните говори може да се следат различните нијансирања во степенот на стеснувањето на артикулацијата, што водат кон елиминација на акустичната јасност на ненагласените вокали.

Природната потреба да се зборува брзо и економично и изразито експираторниот акцент, овде поизразен отколку во другите македонски говори, се сметаат за основниот агенс што ја забрзува редукцијата. Оваа гласовна појава, освен во југоисточните македонски говори ".... со вакви или слични резултати (ја) познаваат бугарскиот, северните грчки говори и ароманскиот. Тоа значи дека нашите источни говори се вклучуваат во една поширока балканска ареа во која таа појава е позната. Несомнено дека во овој случај се работи за заемно дејство меѓу балканските јазици"[1].

Описот на редукцијата е компликувана работа. К. Мирчев во монографијата за неврокопскиот говор, правдајќи се за извесна недоследност при бележењето на редуцираните самогласки забележува дека секој што имал работа со нашите југоисточни говори, сигурно забележил каков сложен проблем претставува овде неустановеноста и нередовноста во однос на редуцираните вокали[2].

**2.2.** Според Д. Мирчев, центар на редукцијата во југоисточните говори претставува говорот во Кукуш и Воден, и колку се оддалечуваме од тој центар (особено од Кукуш) во правец кон Гевгелија

[1] Бл. Конески, *Историја на македонскиот јазик,* Скопје 1965, с. 29.

[2] К. Мирчевъ, *Неврокопскиятъ говоръ,* Годишникъ на СУ, XXXII, София 1936, бр.1.

редукцијата се чуствува послабо, бидејќи тие граничат со говори во кои јасниот изговор на вокалите е обична појава[3]. В. Думев во работата за воденскиот говор мислењето на Мирчева малку го модифицира: ".... во споредба со редукцијата на самогласките во Кукушко и Гевгелиско, воденскиот говор зазема положба на центар, иако територијално не е таков"[4]. Како потврда за своето мислење го истакнува фактот дека во воденскиот говор неакцентираните *а, е, о,* се редуцираат скоро во сите позиции, што не е особеност за посеверните говори (гевгелискиот и дојранскиот).

Така на пр. вокалот *о* ја чува јасната артикулација само ако е под акцент: *по́ле, до́л, по́чне*; обратно – во неакцентирана положба тој ја менува својата артикулација во *у*. Пример во средина на зборoформите: *пе́сук, во́сук, ни́сук, чуве́к;* во иницијална позиција: *увча́рин, устăви́л, утиде́ме* (*у дом-му*); на крајот: *гуве́ду*, *ут се́лу* (*чуве́к бе́ше*); *пра́сту* (*ми кăжу́вă*), *аку* (*сă-рăси́пе*) *вре́мту; пу-не́гу, шу* (*о́јше*); (*сă-чини́*) *не́бту* (*пулви́нта*), *ја́сну*, (*пулви́нта*) *ублáчну.*

Истово важи и за самогласката *а*, која "независно од потеклото и од местото што го има во зборoформата, ја чува јасната артикулација само во акцентирани слогови, ако пак се најде во ненагласен слог *а* се редуцира во *ă*; пр. во средина на зборoформите: *нăкра́ј ку́јќăта; нă-Го́спут рăбо́тте; а нăпăлни́ у́стăта*; во почетокот: *ăра́пин бе́ше; (ви́ди) ăва́та; ăку* (*сă-рăси́пе*); во финална позиција: *(ă-да́вăш) пупăди́ăтă; дă-виче́рă;* (*дујде̂*) *но́јќтă; пулви́нтă* (*нă-те́бе*); (*дă-кле́пă*) *цăрквă;* (*риче́*) *о́ута; ча́лмă* (*си-клăде́л*), *бра́да* (*си-пушчи́л*).

**2.3.** Во овој говор само вокалот *е* делумно отстапува од правилото за целосна редукција на неакцентираните *а, о, е* во соодветните корелати *ă, у, и,* со тоа што во финална позиција не подлежи на односниов закон и ја задржува јасната артикулација: *и́мше* (*ăдну*) *вре́ме.. бе́рше* (*па́ри*)... (*дă*) *ка́жме...* (*пу не́гу*) *о́јше...* (*аку не сă*) *раси́пе.*

Обратно, внатре во зборoформите неакцентираното *е* редовно се редуцира во *и: (попут) риче́...(дă) виче́ра ...(си) лигна́ ...(и си) влизе́ ...(и ви́ка) сил'а́нте.* Истово се случува и во соседство со сонанти: *ле́син, го́рин, бо́лин, ми́рин, а́рин, ка́мин.*

Во воденскиот говор затворениот изговор на *е* ретко се неутрализира со изговор на *ă*. Думев (цит. раб., стр.33) ги наведува примерите во негацијата: *нă-мужа́х, нă-мужа́чка;* во броевите: *де́вăт, де́сăт* (покрај *де́вит, де́сит*), *пăтна́јсăт, шесна́јсăт, дăвăтна́јсăт* (покрај *питна́јсăт, шисна́јсăт, дивитна́јсăт*).

---

[3] Д. Мирчевъ, *Бѣлѣжки по Кукушко-воденския говоръ*, СбНУНК, XVIII, 1901.

[4] В. Думевъ, *Воденския говоръ*, МакПр XVIII, София 1943.

Во резултатите *е* > *ă* со редукција Думев ги вклучува уште и кратките заменски форми: *мă, тă, сă* наместо *ме, те, се,* меѓутоа за нив има и подруги објаснувања[5].

Зборувајќи за причините за блокирањето на законот на редукција кај гласот *е* во финална позиција, во воденскиот говор Думев истакнува: „ ... вокалот *е* се зачувал како суштествен гласов белег на цела категорија зборови за род, број и сл., во *дéте, пóле, пúле* гласот *е* е суштествен белег за оваа група именки од с.р. ед.; ако би се изговориле редуцирано, формите би се измешале со овие за мн. : *пéрце - пéрци* или *пéрцă, пóле - пóли*; а во изговорот *бóлин* од *болен* ознаката за род, број и значење не се изгубува" (цит. раб., стр. 36).

3.1. На преодот од Воден кон североисточниот дел од долновардарските говори како контролен го обработив говорот во Гуменџа. Материјалите нè упатуваат на фактот дека и овде редукцијата е прилично напредната: тука среќаваме неутрализација на неакцентираните вокали *е, а, о* со корелатите *и (ă), ă, у*, независно што претставуваат индикатори на одредени граматички категории, та како да се наложува заклучокот дека односниов „фонетски закон овде се наложил без остаток". Пр. за редукција на вокалот *а* во крајни отворени слогови, кај именките од ж.р. на *-а*: *прáѓạ* 'праќица', *скýрạ* 'згура', *фл'ýскạ* 'плуска', *вóсạ* 'оса'.

Во овој говор, за разлика од воденскиот, среќаваме неутрализација на вокалот *е* со *ă*, во финална позиција, со што се добил еднаков резултат од редукцијата на *е* односно на *а* - во односнава позиција. Ваквата измена на самогласката *е* ја среќаваме кога таа самата претставува морфема или пак е дел од морфема; пр.: се редуцира специфичниот завршок кај именките од среден род *е* < ѧ: *цре́фцă* (цревце), *бе́бă* (бебе), *сăрцă* (срце), *вре́мă* (време); во формите на збирната множина кај именката *л'ýдă (л'ýде* – во други говори), кај наставката *-ове* за образување множина од едносложни именки: *врáтувă, сúнувă*. Изменета артикулација на *е* во *ă* среќаваме и кај карактеристичниот вокал за 3. л. ед. през.: *ного мăлчă, вéл'ă* (он), *снéжă* (врне снег), *дóжѓă* (врне дожд); истиот резултат го среќаваме и кај множинските форми за 1. и 2. л. од помошниот глагол 'сум', сп. *иднá пóра снă* (:сме) 'на иста возраст сме', исто така: *стă* (:сте), натаму во 1. и 2. л. множ. аорист: *јăдéмă, јăдéтă, кусúмă, кусúтă,* и во имперфектот: *глéдихнă, глéдихтă, úдихнă, úдихтă,* кај прилози*: нăтрă* (:внатре). Значи во повеќето случаи редукцијата е извршена, независно дали вокалот *е* има морфолошка функција или не.

---

[5] Б. Видоески, *Заменските форми во македонските дијалекти*, "Македонски јазик", XVI, Скопје 1965, с. 38.

Интересно е дека ваквиот резултат од редукцијата на *е* е позиционо ограничен, се јавува на крајот на зброформите, обратно, во други позиции (иницијална, односно медијална) го среќаваме редуцираниот вокал *и* (< *е*), сп.: *исéнцко сéно* (есен), *ичмéн* (ечмен), *изúк* (език), во средината: *кривéт* (кревет) независно што зборот не е од словенско потекло, кај именките на *-ец: клúниц, увдóвиц, јýниц,* исто и кај придавките на *-ен: винóвин, гнӑсин, грóзин, жéдин;* и кај именките: *кáмин, плáмин, прéшлин, кóрин,* топ. *Кӑлýгир Кáмин;* уште: *јáрим, бýбрик.* Треба да се одбележи дека и во соседство на сонанти, во средината на зброформите обичен е резултатот *и* за редуцирано *е.* Ограничен е бројот на примерите во кои неакцентираното *е* во споменатава позиција (соседство на сонанти) се изменило во *ӑ*: *вéчӑр, кúсӑл.*

4.1. Во солунскиот – најјужниот македонски говор (пр. с. Кулакија – се наоѓа, како шо е познато, покрај утоката на реката Вардар, исто и во Богданско) "...вокалите (*е, о*) во неакцентиран слог во сите позиции на зброформите подлежат на квалитетска редукција и по правило преминуваат во соодветни високи корелати. По тој начин се елиминира опозицијата *е*: *и, о*: *у*. Сп.: *мóри: мур'éту, пóли: пул'éту, чиндá: чéнду*"[6].

Како преоден кон Солунско, што не се вклучува во лагадинските говори, го имам истражувано говорот на с. Градобор. Таму редукцијата како и во Богданско, е силно изразена се јавува во сите позиции (и во морфеми што носат различни граматички информации). Пр. за вокалот *е*, во почетокот на зборот: *изúк, илéн, имúш,* во средината: *девидéсит, кéпиту, сикýнда, зилéну, нивóл'а, нивéста;* во претставката пре- (стсл. прѣ-): *да ти причéкӑ, призúрнӑм.* На крајот на зборот во повеќе позиции: а) на апсолутниот крај кај именките од среден род: *тéли* (теле), *дéти* (*бих*), *дивóјчи* (девојче), *дúву зéли* (зелје); б) кај наставката *-ен* за образување на придавки: *стрéбрин, услáнин, врéдин (мӑш)*; в) кај кратките и долгите заменски форми: *ми-видé, уд-мéни, ду-тéби;* г) во наставката *-ец* (стсл. -ьць: *вéниц, сил'áниц, Макидóниц;* д) кај личните имиња *-е: Гóци Дéлчив, Мúтри уд-Илúја;* и кај гл. форми за 3 л. ед. през.: *ни мóж дӑ-бúди; ми-чýди то нӑ-мéн; нóго си-пóти;* е) во наставките на формите на императив за 2 л. мн.: *бигáјти сти; видéјти, мулчáјти;* ж) во завршокот *е* кај прилозите: *ýтри дӑ-дóјдиш; ýтри ќи-бéгум; мáлци* (малце), *уд-гóри úде.* Оваа појава е толку изразена што резултатот *и* се наложил и во соседство со сонанти, пр. *кóрин, гáбир,* но сепак: *пéпӑл, кúсӑл.*

Редукцијата на неакцентираниот вокал *о* исто така во овој говор е комплетно изразена, сп. а) во почетокот на зброформите:

[6] Б. Видоески, *Фонолошки описи...* Посебна издања, АНУБиХ, књ. LV, Сарајево 1981, Висока, с. 802.

*урáтин* којн, *уснóва, уфчáр*; во средината: *мóзук, кулéну, вýјку-ми*; исто така и во членската морфема: *врăис кáминут, едúнјут, бéл'ут којн'*; во микротопонимски единици: *Рúдут, Кéчăвут Рит, Нáчăвут Пăт, Цăрн'ут Кáмин*; в) во финална позиција кај именки и придавки од среден род на *-о: сéдлу, курúту, зилéну*; *ош по-хýбуву*; кај лични имиња на *-о: Алéку гу-вéл'ат; нă-Мáрку* и сл.

**5.1.** Наспрема говорите што веќе ги разгледавме, како втора зона од долновардарското подрачје, што врз резултатите од редукцијата се изделува во посебност е претставена од говорите во Кукушко, Гевгелиско и Дојранско. Односнава фонолошка појава (редукцијата) овде, независно што е силно изразена, сепак покажува и извесни позициони ограничувања. Освен тоа треба да одбележиме дека и во оваа зона, на внатрешен план забележуваме извесни подраздели и ограничувања.

Особено е забележлива разликата во резултатите од редукцијата на вокалот *е*. Г.П. Христов[7] во својата работа за кукушко-дојранскиот говор, правејќи паралела забележил дека „...во Дојранско неакцентираното *е* поминува во *ă*, а во Кукушко во *и*", во поткрепа ги наведува примерите: *пăтóк, нăдăбăлéл, џăлéзо, испăчéх, тéмăн, јáсăн, гребăн, зăкóпăн, кáмăн, срéбрăн, пăтéл* (Дојран), спрема: *питóк, надибилéл, џилéзо, испичéх, тéмин, јáсин, éсин, грéбин, зăкóпин, кáмин, срéбрин, питéл* (Кукуш).

Спомнатиот резултат од редукцијата на неакцентираното *е* во *ă* консеквентно се забележува само во градскиот дојрански говор, додека во селата, па и најблиските, неутрализацијата на неакцентираното *е* во правец на *ă* позиционо е ограничена, доследно се јавува само во соседство на сонанти, пр. во пунктот Патарос, покрај *бýбрăк, дéвăр, гýштăр, вéчăр, рăшéто, тăмăнýшка, чăрăшóво дăрво*, кај придавките и именките на *-ен: глáдăн, жéдăн, врéдăн; прăстăн, кáмăн, вăгл'ăн*, во подруга фонетска окруженост за неакцентираното *е* се јавува резултатот *и: вичéра, дибéл, сă-зăлидú* (лед) и сл.; исто така и во Николич, што се наоѓа само пет-шест километри од Дојран, покрај *врéдăн, сúл'ăн, кúсăл* и сл. среќаваме и: *билéк, свитéц (сă-прáве), свитéлник, свидóк, пилéни, ликувúт, нидéл'а, липéшка* (трева).

**5.2.** Во врска со искажувањата на Ѓ.П. Христов дека во Кукушко неакцентираното *е* се редуцира во *и* треба да се направат извесни доуточнувања. Имено и овде двојната измена на неакцентираното *е* во *и* и во *ă*, спаѓа во диференцијалните особености што го одделуваат говорот на северните села, од т.н. Карадак, од оној во Полето, поспецијално во селата кон Солунско. Таму резултатот *и* за неакцентирано *е* се јавува со особена фреквенција и во оние

---

[7] Г. П. Христовъ, *По-забележителни особености на кукушко-дойранския говоръ* МакПр X, 1-2, София 1936.

позиции во кои по на север среќаваме *ă* / < *e*/, пр. така е во префиксот *при-* / < *пре-*/, а специјално во соседство на сонанти. Тоа значи дека во односниов регион неакцентираното *е* скоро регуларно поминува во *и*: во почетокот и во средината на зброформите, пред и по акцент, речиси независно од карактерот на соседните гласови, со извесни ограничувања во затворени слогови покрај сонантот *л* и на крајот на зборoформите. Сп. пр. од пунктот Амбар Ќој, а) во почетокот на зборот: *илéн, изи́к* /: јазик/, *итăрва* / < етăрва/; б) пред акцéнт: *Билáсца, вирвири́ца, питéл, пилéни, циди́лка, ѕилéзо;* в) по акцент: *јáдинто, нéбито, тéнѕире, кáмин, дéвир;* г) во наставките *-ен, -ец, -енце: жéнин, рáнин, кáнин, зăгóрин, жéдин; крăцкăвиц* ('рскавица), *кóниц, јýниц, зáиц, мóлиц; дéтинце, тéленце;* д) во префиксот *пре-: сă-причéстуве, призи́рке, нă-причикá;* ѓ) во енклитики: *биз-мирáк, ни-мужéл.*

Во споменатиов пункт – Амбар Ќој, примерите со редукција *е* > *ă* се сосем малубројни и во повеќето случаи видливо е влијанието на аналогијата, пр. *мăтăни́ца*. Покрај сонантот *л* забележивме неколку примери со *е* > *ă*: *пéпăл, ки́сăл, далýнка.*

Односнава фонетска појава видливо е присутна и во другите села на југ од Кукуш, во реонот Поле. Според нашите истражувања така е во: Беглерија, Иѕеларе, Коѕомарлија.

**5.4.** Во селата на север, во Карадагот, редукцијата *е* > *и* не е непозната, но исто така среќаваме и ред примери во кои измената оди во правец на *ă*, и тоа не само во северните села кон Дојранско, каде што регуларно *е* > *ă*, туку и во селата на исток, кон струмскиот говор. Оваа појава особено е изразена во пунктот Мутулово. Резултатот *е* > *ă*, во соседство со сонанти, познат и во други говори, овде е скоро регуларен: *Бăлáсца* (Беласица), *пéпăл, ки́сăл, пријáтăл, зăлéн, жăлăдник, дăлýнка* (деланка), *лóпăн* (вид трева), *вéчăр, чăрéша, дéвăр, гáбăр, кáтăрица, гýштăр, нéрас, кóрăн (и: кóрин), рăшéто,* во префиксот *пре-: прăгри́зе, прăфáште, прăдăдéх, прăзи́рке, сă-прăчéстăве* (но: *прéчиста)* и сл. Ваквиот резултат, освен во соседство на сонанти, се јавува и во друга окруженост: *бăгáл уд-дóма; Киро не сăдé думузéт; сăчé дăрва; дăвăдăсé; пубăснé уд-инáт, нă-пăчáлба* и сл.

Во многу помал обем среќаваме примери со редукција *е* > *и*, пр. а) во предакцентски слогови: *нивéста, тиминýшка, Витрини́ѕта* (топ.: ветер) и б) поретко во слогови по акцент: *кóрăвиц* (вид диња со дебела кора), *мутулéниц, цăрвик, и́мито.*

Слична измена забележивме и во соседните пунктови: Планица, Штемница, Алексово.

**5.5.** И овде (во северната регија) секое неакцентирано *о*, првично или секундарно, ја стеснува својата артикулација кон *у*, а измената се движи од алофонот *ọ* до *у*. На односниве резултати влијаат истите фактори: оддалеченоста од акцентот, фонетската

окруженост и местото во збороформата. Степенот на редукцијата е тешко дофатлив и многу неодреден, а забележлива е разликата само меѓу оние случаи кога вокалот *о* се наоѓа на крајот од збороформата од една и сите останати од друга страна.

Примери: а) во почетна, предакцентска позиција: *ура́тин којн, усно́ва, уфча́р, уџе́т, уве́с, ури́с, убра́јсто* /: образите/, *убо́р* 'заградан простор за стока'; б) во средината на збороформите пред акцент: *удгуди́на, вудупа́т, купи́то, Лузи́нта* - топ во с. Крецово; в) во слогови по акцент: *дуда́кут* 'устата', *о́к/у/то, у́уто, Пăрна́рут* – топ. од Амбар Ќој.

На крајот на зборот, во кукушкиот говор, како и во посеверните: дојранскиот и гевгелискиот, за разлика од солунскиот и воденскиот, се чува првичната зона на изговорот на односниов вокал /о/ и редукцијата се движи до степен на алофонот ọ: *сиде́лкọ, рӑ̀џтọ* /рацете/, *Чифли́ко* – топ. во с. Морарци, но сепак: *ку́кту* /: кукавица/ *куке*.

**5.6.** Она што веќе го споменавме за „недефинираноста" на редукцијата на неакцентираните вокали особено важи за вокалот *а*, кој во неакцентирана позиција покажува различни степени на стеснување, почнувајќи од алофонот *ạ* па до темниот вокал *ă*. Степенот на редукцијата на вокалот *а* зависи од истиве фактори што веќе ги споменавме во врска со редукцијата на другите вокали.

Неакцентираното *а* се неутрализира со корелатот *ă* во средината на збороформите, во предакцентска и поакцентска позиција: *стăри́нта* 'стариот', *пăза́рчин ден, кăшăро́к; ма́ндрăта, ти́пката*. Ако судиме по елизијата, тогаш слоговите веднаш по акцентираниот слог се најмногу изложени на односниов фонетски закон. Многу често, ако законот за дистрибуција на согласките во односниов говор тоа го дозволува, вокалот *а* пред членската морфема се елидира: *арма́сниџта* / < армасницата 'свршеницата'/, *же́нта* /: жената/, *у́стта* /: устата/. Во почетокот на збороформите редукцијата на вокалот *а* е само делумна, а резултатот останува во границите на алофонот *ạ: ạрма́сник* /: свршеник/, *ạрлӑ́к* /: процеп/, но: *ајду́т*.

**6.1.** Гевгелискиот говор во однос на редукцијата покажува повеќе сличности со појужниот кукушки говор, отколку со источниот соседен – дојранскиот. Прво, и овде неакцентираното *е* по правило се редуцира во *и*. Сп. примери во слогови пред акцент: *зиле́н, пиче́но, виве́ста, сиде́јне, пусиде́л, лигна́л, пулигна́ла, угрија́ла, пито́к, вил'а́л, Вили́ка, дине́ска, шиќе́р, виче́ра, нима́л, пича́лба, тимни́ца, лита́јте, пили́н, џиле́зо, диво́јка*, но и: *дăво́јка, к'и* м. *к'е* /Д. Иванов/[8]. Поретко, пред акцент, се среќава *ă* место *е: свăкăрва, прăме́на, нăмо́ж*ум. Нивниот број се зголемува со префиксираните

[8] Д. Ивановъ, *Гевгелийскиятъ говоръ*, София, 1932.

глаголи: *прăкóсăвум* /: прекосувам/, *прăстáнăвум, прăгăрнуве*. Кон нив се повеле и префиксите *при-*, *про-* и се измениле во *прă-*: *прăкáжăвум* /: прикажувам/, *прăшéтум, прăдóшло* и др. /Иванов, 67/.

Во слогови по акцент - во одредена фонетска окруженост - неакцентираното *е* се изменува во *ă*: *óрăл, пéтăл, вéтăр, кúсăл, áнгăл, кóрăн,* - не без влијание и аналогија со групите *ăл, ăр*. Исто така: *кáмăн, прăстăн, сúрăнце*.

Во селата кон Дојранско случаите со *ă* < *е* се побројни, така е на пр. во Богданци: *пăсóк, нăвéста* и сл.

Во врска со редукцијата на вокалот *о* во Гевгелиско, според Иванов „... освен во крајниот отворен слог, секое неакцентирано *о* се редуцира во *у*, кое што во различни положби може да се разликува од етимилошкото *у* во степени и скоро никогаш не се совпаѓа со него: *ут-тýк, утúјăх, гу устăвúл, устáăвум, устáнăвум .... сунýвум, сунúх, бучвáр ... гувéдо, крóтук, дубúтук ... сéло ... дибéло, кóјнто, свáтăвто, дéтто*" /Гевг. говор, 70/.

Истражувањата што ги имам вршено во Гевгелиско (с. Пирава, Стојаково, Коњско, Фурка) не ја потврдуваат мислата на Иванов дека „ редуцираното *о* никогаш не се совпаѓа со етимолошкото *у* ", т.е. не можев да забележам разлика во артикулацијата на вокалот *у* во: *учúтел, ýтре, пуштýве,* и во: *утúăх, уснóва, бучвá*р и др. Веројатно и Иванов не бил сигурен во односново тврдење бидејќи, независно што го користи знакот за полуредуцирано *ọ*, сепак запишал: *устáнăвум, крóтук, дубúтук* и сл. Потврда за односново мислење наоѓаме и во спомнатава студија за воденскиот говор од В. Думев: „Ако остане без акцент гласот *о* се редуцира во *у*, сосем еднаков со етимолошкото *у*" /цит. раб., 29/.

**6.1.** За разлика од говорите во јужната зона, на пр. од воденскиот; во гевгелискиот говор, според Иванов: „ Во придавските форми како *Стојáкăво, Мачýкăво, Сéăво, Пéтрăво, сúнăве, сúнăвто, свáтăве, свáтăвто, Јувáнăвите, Мáмкăве* и мн. други од односниов тип скоро е невозможно да се определи точната артикулација на редуцираното *о* во суфиксите *-ов/ -ова, -ово, -ови/*. Сепак, забележлива е тенденцијата кон *ă*, поради тоа на многу места во материјалите го бележам со *ă*. Од ова излегува дека неакцентираното *о*, освен во *у* се редуцира и во *ă*, и тоа во случаите што ги споменавме погоре и во сите други од односнава категорија" /цит. раб., 70/. На крајот заклучува дека влијанието на консонантот *в* во односнава фонетска промена е повеќе од јасно.

Авторот на студијата за долновардарските говори, С.Romanски има подруго мислење, според него: „Придавските имиња на *-ов, -ова, -ово* покажуваат привидна редукција на *о* во *ă*, што се заклучува и по материјалите од Верковиќ... Всушност овде имаме замена на

суфиксот *-ов* со *-ав* /од придавките како *глупав, рăждав, бозав* и сл./ и редукција на *а* во *ă* /Ст.Романски/[9].

**7.1.** Промената *о > ă* во неакцентирани слогови и во одредена фонетска окруженост е општа особеност за втората, северната зона од Долновардарско. Освен во Гевгелиско ја среќаваме и во Кукушко, сп. микротопонимските образувања: *Пéткăва Чéшма, А'гăва Чéшма* од пунктот Крецово, оттаму се и формите: *сăдăфто, чúкăвци, кýкăво грóзде* /име на полско цвеќе/. Во градскиот дојрански говор се јавува маргинално, но во пунктовите Фурка и Богданци, множинската наставка *-ове* скоро редовно се реализира како *-ăве: рóгăве* /во Фурка: *рăгóве/, грáдăве, дéнăве, éжăве, кóлăве*, исто така и во еднинските придавски форми на *-ăв /-ăва, -ăво/: нéгăф, нéгăво, брáтăво /дéте/, јáлăва /крáва/*, натаму и во наставката *-ăвци* /< овци/ за образување на множина кај роднински фамилијарни имиња: *зéтăфци, тáткăфци, шýрăфци.*

**8.1.** Меѓу забележливите диференцијални црти, што јасно ги разграничуваат долновардарските говори на северна и јужна зона, сигурно претставува застапеноста на редукцијата на крајните отворени вокали во јужните пунктови, наспрема нејзиното отсуство во северните.

Зборувајќи за причините на јасниот изговор на крајните вокали Д. Мирчев во споменатава работа за кукушко-воденскиот говор /стр. 430/ се задржува на физиолошкиот карактер и додава дека крајните самогласки секогаш се слушаат подолгу отколку оние во средината на зборoформите. Д. Иванов за гевгелискиот говор го допушта влијанието на соседните говори, но додава дека тоа дејствувало повеќе врз цела категорија имиња и глаголи /с. 55/. В Думев е попрецизен /цит. раб., 36/, тој истакнува дека на крајот на зборот самогласките се зачувале како суштествен гласовен знак за одредена граматичка категорија.

**9.1.** На прашањето за блокирање на фонетскиот закон при редукција на последните отворени слогови во поново време се задржува проф. Б. Конески[10]. Тој заклучува дека во гевгелискиот говор морфологијата ѝ се спротиставува на фонетиката и редукцијата ги одминува крајните вокали бидејќи се носители на значајни граматички информации. Така е и во Дојранско, а и во северните села од Кукушко, поточно во Карадагот каде што не се редуцираат ни *а* ни *о* кога се показатели на родот: *мóма, сéло*, исто така и во членските морфеми *-та, -то: мóмта, сéлто.* Натаму вокалот *-е* не се потчинува на законот на редукцијата кога е носител на морфо-

---

[9] Ст. Романски, *Долновардарскиятъ говоръ*, МакПр VIII, 1, София 1932.

[10] Бл. Конески, *За некои морфолошки пречки на фонетските промени во македонскиот јазик*, "Македонски јазик", XIII-XIV, 1-2, Скопје, 1963.

лошкиот знак за мн. м.р.: *мăже, дéнăве*, уште кога е обележје на средниот род: *сăрце, врéме*.

На тој начин Конески во врска со редукцијата како фактор, освен фонетски силна и фонетски слаба позиција /акцентиран и неакцентиран слог/, разликува и морфолошки силна и слаба позиција[11], а овие два услови ги исполнуваат средишните, неакцентирани слогови: *сéлто/ < сéлуто < сéлото/, мóмта / < мóмăта < мóмата/.*

**9.11.** Интересно е дека во јужната зона, т.е. во Солунско, Воденско (но и во Гуменџиско) како да не важат односниве закономерности и објаснувања за блокирање на законот на редукција во крајните отворени слогови, т.е. овде како да не постои стремеж за обезбедување на спомнативе морфеми, иако претставуваат релевантни знаци за дадени граматички категории, пр. *дéти* /: дете/, *пóли* /: поле/ – во Солунско; *сéлу* /: село/, *тăркáлу* /: тăркало/ – во Воденско; *врéмă* /: време/ – во Гуменџиско.

Одговор на односниов проблем наоѓаме во една маргинална забелешка од спомнатава статија на проф. Конески за морфолошките пречки на фонетските промени во македонскиот јазик, во која укажува дека изразот „морфолошка пречка" или „отпор" на фонетските промени, всушност ја одбележува само едната страна на односот што се воспоставува помеѓу фонетскиот и граматичкиот развој на даден јазик. Зашто, ако се земе предвид и другата страна, тогаш би требало да се истакнат ред случаи кога морфологијата токму создава услови за развивање на одделни фонетски промени – не им се спротиставува, а ги „помага".

**9.12.** Ваквите погодни услови приготвени во морфолошката база за „дејството на законот на редукција на неакцентираните вокали без остаток", и во крајните отворени слогови, ги наоѓаме во присутниот стремеж за иновации во системот на родовите опозиции. Односниов стремеж нај забележливо е присутен имено во Воденско, Енице–Вардарско и Солунско, а најшироко се изразува во елиминацијата на одделната маркираност на машкиот и средниот род; сп. примери од Солунско: *загубéнито син, лóшо измикáр, пăтот Господúново*. Поретко среќаваме и обратни случаи – со именка од среден се јавува одредница од машки род: *млад дéтенци, чýдо голéм* /Кулакија/.

Синтагми со нарушена конгруенција од Воденско ни презентира во споменатава работа В. Думев: *аднó уфчáр, áрну чувéк, лóшу инсáн, угуéну дубúтук, нúску тавáн, кýсу чувéк*; сп. уште примери од Енице – Вардарско: *злáтно кóниц, áрно живóт, пичéно леп* и сл.

---

[11] Бл. Конески, *За редукцијата на неакцентираните вокали*, МАНУ, Прилози, I, 1-2, Скопје 1976.

Засегнатоста на категоријата род репрезентативно е одразена и во микротопонимската граѓа од односниов терен, сп.: *Ста́рто Ка́мен* /Ранце – Кајларско/, *Ристе́муфто Буна́р* /Тремно – Кајларско/, *Дắлбо́куто Трап* /Баровица – Гуменца/ и сл.

**10.1.** Во заклучок ќе истакнеме дека поклопувањето на дистрибуцијата на двеве појави: редукција на вокалите во крајни отворени слогови и расколебаноста на категоријата род во најјужните македонски говори ни дава основа да претпоставиме дека: ако во северната зона морфолошкиот фактор – со цел да се зачува изразноста на морфемите – поставува граници на дејствувањето на редукцијата, во јужната зона загубата на родот помага на односнава фонетска промена во смисла на деблокирање, ја остава редукцијата да дејствува комплетно.

Во сето тоа, не може да се исклучи влијанието на структурата на несловенските балкански јазици, во овој случај турскиот и ароманскиот, бидејќи и концентрацијата на односново население овде била многу позначителна. Тоа допринело, покрај општопознатите балканизми присутни во повеќето македонски дијалекти, во најјужната зона да се пенетрираат и одделни морфолошки карактеристики врзани со категоријата род од споменативе балкански, несловенски јазици.

## ЗА ЕДНА МАЛКУ ПОЗНАТА АРХАИЧНА ЦРТА НА ЈУГОИСТОЧНИТЕ МАКЕДОНСКИ ГОВОРИ

1.1. Во повеќето трудови посветени на долновардарските говори, некои од нив и монографски, дијалектната синтакса останува некако маргинално засегната, и тоа во работите на познати слависти, какви што се на пр. А. Мазон, А. Вајан, М. Малецки и др. (исклучок претставува работата на З. Тополињска, но таа е од понов датум). Објаснување за ова наоѓаме прво во фактот дека фонетските и морфолошките специфичности (особено првите) полесно се наложуваат (и доловуваат) како присутност отколку синтаксичките, и второ, славистите доаѓале во Јужна Македонија со преднамерна цел: барање на остатоци и потврди за потеклото на старословенскиот јазик, а нив најмногу ги наоѓале во фонетиката: во специфичниот развој на носовките (зачуван назализам), во посебната континуација на јат (ä), на еровите и слично. Оттаму нашата работа доаѓа со одредена цел: да пополни една празнина од обласа на синтаксата на југоисточните македонски говори, конкретно од хипотаксата, односно да расветли некои прашања за комплетивните *да*-реченици.

Овој интерес произлегува од сложената проблематика на различната употреба на декларативните *да*-реченици, еднаш со индикативно, друг пат со конјуктивно значење, конкуренцијата на *да* со функторите *дека (оти), што,* конотацијата од страна на посебна семантичка класа на предикати во главната реченица и посебностите што се јавуваат на дијалектен план, понатаму прашања од развитокот на дијахронијата, уште дејството на факторот "балканска јазична алијанса" и сл.

1.2. Зборувајќи за "необичните" *да*-конструкции во текстовите на Мисирков, полскиот славист К. Фелешко јасно се определил за присутноста на овој сврзник во комплетивните реченици во југоисточните македонски говори: "Знам дека таа појава има поширок опфат... Подготвувајќи го излагањето немав можност да ја побарам

и во изворните еницевардарски текстови, но си земам за слобода да претпоставам дека конструкции од таков вид не му биле туѓи ни на мајчиниот говор на Мисирков", натаму заклучува: "... секаков вид автоматски влијанија овде мораме решително да исклучиме"[1].

Да конкретизираме. За разлика од литературниот исказ во јазикот на Мисирков среќаваме употреба на конструкции со сврзникот *да* во хипотаксички конструкции и во случаите кога се конотираат од класата на глаголски лексеми за перцепција и восприемање, или поинаку речено кога упатуваат на реални и идентификувани настани, сп.: "*... утврдуајн'ето, да Македонија не претстауала етнографцка целина*" (в. "За македонцките работи", 114).

Ваквата употреба на сврзникот *да* што се јавува со проширен дијапазон при одредувањето на различни односи во зависната реченица одамна го привлекла вниманието на истражувачите на јазичните карактеристики кај Мисирков. Меѓутоа, немајќи увид во дијалектна слика на родниот еницевардарски говор на Мисирков, тие, во склопот на пошироките теми што им биле предмет на интерес, се повеле по аналогните синтаксички конструкции во српскиот (и хрватскиот) јазик како по интуиција и ги прогласиле комплетивните *да*-реченици кај Мисирков за туѓо влијание, односно за свесно посегање кон образецот од соседниот словенски јазик, со одредена цел да се избегне грчкиот сврник *оти*[2].

**2.1.** На проблематиката на т.н. конструкција со *да* К. Фелешко се има навратено и од поширок аспект на страниците на сп. Македонски јазик[3]. Зборувајќи за алтернацијата на функторите *да || дека,* тој и тогаш немал доволно материјал за воведување на интенсионални (комплетивни) реченици со *да,* кога предикатот спаѓа во семантичката класа на глаголи со перцептивен карактер и го посочува само примерот: *"Потоа чу пак да бие, но не срце а чекан на Уплавот што удира по срцето",* од прозата на В. Малески. Наслонувајќи се на теориските расправи на Зб. Голомб за синтаксичката функција на партикулата *да* во јужнословенските јазици[4], К. Фелешко врз македонска проблематика успеал да екстрахира неколку проблеми, да ги расветли, образложи и одбрани.

---

[1] К. Фелешко, *Необичните конструкции со да кај Мисирков....,* Зборник на реферати од Симпозиумот посветен на К. П. Мисирков од 22 - 23 април 1975, Скопје 1976, стр. 183.

[2] Б. Корубин, *Јазикот на Крсте П. Мисирков,* Дипломски работи на Филозофскиот факултет, Скопје 1956, кн. 6, стр. 55 - 57. Т. Димитровски, *За литературната лексика на Мисирков,* Научен собир посветен на 40-годишнината од смртта на Мисирков, Скопје 1966, стр. 162. Б. Ристовски, "Вардар", 1966, стр. 67.

[3] К. Фелешко, *Од проблематиката на таканаречената конструкција со* ***да,*** МЈ, XXV,Скопје 1974, стр. 137-144

[4] Z. Gołąb, *Funkcja syntaktyczna partikuły da w językach południowosłowiańskich,* Biuletyn Polskiego Towarzystwa Językoznawczego, XIII, 1954, 67-92

**3.1.** Имено, според Зб. Голомб "партикулата *да* не е ништо друго освен слободна глаголска морфема со субјунктивна функција". Тој ја застапува тезата за пренесување на оптативната вредност на *да* од простите во зависните реченици. Имено: "зависната функција" на оптативот, кој ја изразува волјата на субјектот "се шири губејќи го примарниот волицијарен карактер и на тој начин оптативот станува субјунктив, т.е. синтаксички модус, кој означува просто зависен, подреден вербален процес"[5]. Откако заклучува дека лексичката вредност на предикатот што ја конотира зависната реченица решава кој функтор ќе се употреби, авторот се обидува да направи шема од различни типови предикати во која се експонира изборот на еден меѓу неколкуте формални типови на интенсионалната реченица, односно упатува на неопходноста да се употреби само еден од нив.

**3.2.** Полемизирајќи со опонентите на Зб. Голомб, т.е. со оние кои во функторот *да* гледаат само сврзник, а не елемент што оди со глаголот за изразување на модалноста, К. Фелешко сепак, ни се чини со право, ја допушта концепцијата за улогата на *да* како сврзник, но само во структурата на екстензионалните (финални, кондиционални, консекутивни) реченици, во кои на односниов функтор би можело да му се определи помалку или повеќе прецизно лексичко значење. Тој заклучува: "Во таков случај *да* во екстензионалните реченици би можело да се прифати како сврзник омонимен со конјуктивот во интенсионалните реченици. Спрема тврдењето дека *да* во сите структури на хипоптаксата е сврзник, би требало сепак да се задржи извесна резерва, дотолку повеќе што во неговото докажување можат да се забележат извесни недоследности".

**3.3.** На крајот да го одбележиме уште еднаш настојувањето на авторот да ја децизира употребата на *да* во интенсионални реченици, коишто зборуваат за настани неопределени, а функторот *дека* обратно, оди со категории на конкретни, определени, или поинаку речено актуелизирани настани, "т.е. такви што се случуваат во определено време и на определено место, со учество на определени партиципанти".

Во уводниот дел ние укажавме и на обратни тенденции во текстовите на Мисирков, а и понатаму во работата ќе укажеме на слични примери и во дијалектната реч на југоисточните говори: случаи во кои со *да-* конструкции се укажува на конкретизирани и идентификувани настани.

**4.1.** Обратно, за природата и ширењето на сврзникот *да* во српскиот (и хрватскиот) јазик има пообемна литература. Меѓу првите, по значење а не по хронологија, треба да се спомене

---

[5] Види фуснота 4, стр. 139.

монографското и студиозно расветлување на односниов проблем од Ирена Грицкат[6].

Како илустрација можеби доволно ќе биде ако ги споменеме различните аспекти низ кои таа го разгледува прашањето: – проширена употреба на сврзникот *да* во неиндикативни реченици, – употреба на сврзникот *што* споредено со различните видови употреба на сврзникот *да*, – примери (стари и нови) за разликата што ја внесува употребата на *што (ча)* спрема употребата на *да*, – *да* како сврзник за реални и иреални настани, – *да* прашално, – *да* извично, – *да* плеонастично, – *да* причинско и сл.

Натаму треба да се споменат: посебната монографија од А. Мусиќ: "Реченици со конјукцијата *да* во хрватскиот јазик"[7] и суптилната анализа што ја направила М. Ивиќ: "За употребата на глаголските времиња во зависната реченица: презентот во реченици со сврзникот *да*"[8].

На поширок план односново прашање може да се следи уште и во студијата на Т. Маретиќ: "Сврзниците во словенските јазици"[9], уште и кај чешкиот славист Јан Седлачек: "Српскохрватски потврди за развитокот на речениците со *да* во јужнословенските јазици"[10].

Се разбира дека ваквата исцрпна анализа на проблематиката околу *да*-конструкциите наоѓа извесна природна поткрепа во фактот дека во српскиот јазик свrникот *да* покажува силна експанзија и се јавува во такви синтагми за кои не постојат аналогни примери во другите словенски јазици.

**4.2.** Иако во бугарскиот јазик, за разлика од српскиот (и хрватскиот), сврзникот *да* нема толку широка сфера на употреба, таму, како и во македонскиот се прави разлика во начинот на поврзување меѓу финалните и комплетивните реченици (по правило), само што последните се воведуваат со сврзникот *че*, а не со *дека* како во македонскиот, сепак се забележува релативно богата литература по односниов проблем. Како прво треба да се спомене одделната монографија "Подредениот сврник *да* во современиот бугарски јазик" од З. Генадиева – Мутавчиева[11]. Од поширок аспект се разгледува прашањето во статијата : "Кон проучувањето на *да*-речениците во јужнословенските јазици" од А. Минчева[12]. Кон оваа литература сигурно треба да се приклучи и работата: "Кон семантиката на бугарскиот конјуктив" од рускиот славист Ј.

---

[6] И. Грицкат, *Студије из историје српскохрватског језика*, Београд 1975.

[7] Rad JAZU 142, Zagreb 1900.

[8] Зборник за филологију и лингвистику, XIII,2, Нови Сад 1970, стр. 43-53.

[9] Зборник за филологију и лингвистику, XIII,2, Нови Сад 1970; 59.

[10] Зборник за филологију и лингвистику, XIII,2, Нови Сад 1970;59.

[11] София, 1970.

[12] Види "Бялгарски език", XVIII, 2-3, София, 1968, стр. 195-202.

Маслов[13]. Последниот, како и Голомб, во односниве конструкции, тоа излегува и од насловот на неговата работа, гледа конјуктив, а не декларативни реченици, бидејќи функторат *да* обично внесува во дејството извесна модалност, несигурност и сл.

На споменатава теза од З. Голомб и Ј. Маслов дека партикулата *да* не е ништо друго, туку слободна глаголска морфема со субјунктивна функција, особено се спротивставува З. Генадиева – Мутавчиева наведувајќи дека сврзникот *да* се случува да навлезе и во конструкции во кои значењето на зависната реченица сигнализира реален процес[14].

**5.1.** Во македонскиот јазик, "во хипотаксата се забележува во повеќе случаи пригодување на нашата реченица кон моделите својствени на балканските јазици. Пред сé тука треба да се спомене разликата што се прави во тие јазици меѓу поврзувањето на финалните реченици, од една страна, и комплетивните од друга. Финалните реченици се воведуваат во нашиот јазик со сврзникот *да, за да*, а комплетивните со *дека, оти, што*. Сп. *тој дојде (за) да те види. – тој рече дека ќе дојде.* Во српхрв. во двата случаи се употребува сврзникот *да: дошао је да те види. – рекао је да ће доћи.* Поврзувањето на споменатите реченици со различни сврзници е особеност на балканските јазици"[15].

Ова се однесува на македонскиот јазичен стандард, во кој, за разлика од српскиот, донекаде и од бугарскиот, воведувањето на комплетивните реченици со *да* е многу поограничено, обично се јавува кога предикатот што ја конотира зависната реченица покажува семантичка квалификација на волицијарност (verba voluntatis – глаголи што именуваат желба, verba impediendi – глаголи за забрана или пречење, verba iubendi – глаголи за наредба), пр.: *ни забранија да зборуваме со болниот;* уште и кај некои глаголи од класата verba cogitandi (што именуваат мисловна дејност), пр.: *заборави да се поздравиш.*

Можат да се наведат уште неколку случаи во кои конкурентните сврзници *да* и *дека,* зависно од семантичката нијанса на предикатот се јавуваат со разграничена и специјализирана употеба, пр.: *мислам да се вратам* (планирам, очекувам), но: *мислам дека се враќа* (верувам).

**6.1.** Присуството на сврзникот *да* во комплетивни реченици во југоисточните македонски говори нé уверува дека овој сврзник – партикула во минатото имал поширока употреба и дека треба да се

---

13 Славянское языкознание, Ленинград 1962, стр. 3-10.

14 З. Генадиева – Мутавчиева, *За една от допълнителните функции на съюзите да и че в съвремения български език,* Известия на ИБЕ, кн. VIII, 1962, стр. 383-492.

15 Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик,* Скопје 1982, стр. 122-123.

третира како архаизам, реликт, впрочем какви што има повеќе на односново дијалектно подрачје.

Овде среќаваме зависни комплетивни реченици (со *да*) управувани со предикати од главната реченица што означуваат перцептивно восприемање (гледање, слушање), сп. примери од Зборникот на Шапкарев: *като видѐл да лѐтат бил'ук чавки, се молил на бога: "Господи бо́же, вије да ми да́деш о́вце"* (од Солунско), или: *ма́лкио, кату видѐл брат му да бѐга оставѝл ба́бите, та фана́л и то по бра́т му да тӑрче* (од Кукушко)[16]. Дека не се работи за превид, односно погрешно бележење ни потврдуваат и материјали од други зборници, од истото дијалектно подрачје, пр. во автобиографските кажувања на дедо Трајко Кехајов од с. Ватилак (Солунско), материјалот е забележан од проф. Л. Милетиќ: *ама капидан Илија от Струмичко как чу, отиде дома и видел неговите жени да скокат голи грабнал ножа и заклал всичките*[17].

**6.2.** Во приказните од југоисточните македонски говори објавени во Прага (собрани од Ст. Верковиќ)[18], иако во комплетивните реченици превладуваат сврзниците *ча* или *оти* (има и примери со *дека),* сепак покрај нив се јавуваат и случаи со *да*. Важно е да се одбележи дека во односнава конкурентна употреба на сврзниците тешко можат да се откријат одредени закономерности и разграничувања, така покрај примерот: *сношти засоних, ча бех аф среди морету* (стр. 50), со истиот предикат во главната реченица среќаваме и комплетивна реченица со *да: царјут как га виде нивјастата да е толку лична и хубава* (стр. 46). Значи разлика има само на темпорален план во предикатите на зависната реченица: во првиот случај предикатот е лична глаголска форма во аорист, а во вториот имаме именски предикат во презент. Сепак оваа дистинкција мислиме дека не може да биде релевантна.

**7.1.** Комплетивните реченици управувани со предикат од семантичката група на verba dicendi и verba declarandi (зборува, изјавува) во литературниот јазик со функторот *да* се јавуваат само кога дејството упатува на наредба или желба (изразена како порака), во која се назира и настојување, сп.: *ти реков да си дојдеш на време.*

Обратно во долновардарските говори сврзникот *да* релативно често воведува во индиректниот говор при раскажување, соопштување или тврдење, т.е. со својата употреба навлегува во сферата на сврзникот *дека*, сп.: *вѐл'ат крӑф да се-ј избл'ува́л* (се зборува дека повраќал крв), Кукушко. Станува збор за фраза во која не може да се забележи ниту волицијарност, ниту наредба или

[16] К. Шапкарев, СбНУ, IV, София, 1973, стр. 348 и 353.

[17] "Македонски преглед", VIII, кн. 1, София 1932, стр. 72.

[18] *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových.* V Praze 1932.

порака, туку имаме обично соопштување во кое дејство е незасведочено. Од истата регија е и примерот: *кажу́ваше да-са уд адно́ се́ло* (с. Грамадна).

**8.1.** Веќе истакнавме дека во нашиот стандард извесно разграничување на употребата на сврзниците *да* и *дека* среќаваме и кога зависните реченици се конотирани од предикати што именуваат мисловни дејства (verba cogitandi). Се разбира и овде функторот *да* има многу пограничена употреба, односно него го среќаваме само ако мислата има волицијарен карактер, т.е. кога на пр. глаголот *мисли* означува дека нешто се планира, дека дејството е очекувано во перспектива (: *мислам да тргнам рано наутро*).

**8.2.** Во материјалите од југоисточните говори, обратно, кон овој модел се однесуваат и случаите во кои предикатот од главната реченица укажува не само на некаква идна намера, туку и кога именува суд, мислење за нешто, коишто во литературниот исказ идат само со *дека*, сп.: *ми́сл'ум да-ј така́ по́-а́рно.*

Во таквите случаи глаголите *мисли* и *верува* се јавуваат како синоними, сп.: *не́ виру́м* (верувам) *да-сă-до́јдăни.*

**9.1.** Од егземплификацијата е евидентно дека во југоисточните говори сврзникот (честичката) *да* се јавува со многу поширока дистрибуција, отколку во литературниот јазик. Најчеста е употребата кога со предикатот се именуваат настани неидентификувани, односно информацијата носи потенцијален белег (на несигурност), најчесто изразени преку незасведочени форми на минато неопределено време: *ве́л'ат да..., слу́шам* (од други) *да....*

**9.2.** Сепак, иако поретко, има случаи кога хипотаксата со *да* се јавува и во реченици конституирани со предикати што именуваат реални дејства, во кои е исклучен модалниот момент, т.е. конструкции во кои нормално се очекува сврзникот *дека*, сп.: *виде́х да...; чу́х да....*

**10.1.** Како особено нов момент, што не се споменува во работите посветени на односнава проблематика, не само од македонски аспект, претставува фактот дека во долновардарските говори не важи карактеристичниот контактен ред на сврзниците *за да* + глагол, сп.: *не сум би́ла за китки да носам јас.* Примерот е од Гевгелиско, забележан од Л. Милетиќ[19].

****

Еден дел од граматичките прашања, поради технички причини, ќе бидат претставени во вториот том од Речникот.

---

[19] "Македонски преглед", VIII, кн. 2, София 1932, стр. 67.

## СКРАТЕНИЦИ

А,БТР – Л. Андрейчин и др. , *Български тълковен речник*, София 1963.

БМ – Ст. Бојковска – Максимовска, *Дијалектни текстови од Мегленско*, Македонистика, бр. 5, Скопје, 1992.

Б(М,В,СД,К) – Т. Бицевски, *Македонски народни песни од Мегленско*, Македонско народно творештво, 6, Скопје 1985; *Македонски народни песни од Воденско*, Македонско народно творештво, 8, Скопје 1989; *Македонски народни песни од Серско и Демирхисарско*, Македонско народно творештво, 13, Скопје 1997; *Македонски народни песни од Кукушко*, Македонско народно творештво, 9, Скопје 1989;

В (V,K,S) – W. Budziszewska, *Słownik bałkanizmów w dialektach Macedonii Egejskiej*, Warszawa 1983 (V – Воден, К – Кукуш, S – Солун).

ВГ,БЕР – В. Георгиев и др., *Български етимологичен речник*, София,1971...

В,СД – Б. Видоески, *Говорот на селата Плевна и Горно Броди, Драмско*, МАНУ, Прилози XXII, 2, 1992.

V,PM – P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových*. V Praze, 1932, s. IV-596.

VM,ESJč – V. Machek, *Etymologický slovnik jazika českého a slovenského*, Prag, 1957.

Г,ДМГ – Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско)*, Македонски јазик, Скопје, XI-XII, кн. 1-2, с. 113-182, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 173-276.

ДВ – В. Думевъ, *Воденския тъ говоръ*, МакПр, XIII, с.8–42.

ДК – В. Дрвошанов, *Кајларскиот говор*, Скопје, 1991.

ДС (Ч) – С. Давкова, *Лексиката на говорот на с. Чифлиџик* (Демирхисарско), магистерска дисертација, машинопис, Скопје 1997.

ИГ – Д. Ивановъ, *Гевгелийскиятъ говоръ*, София, 1932.

КЕ – М. Карамфиловски, Еницевардарскиот говор, докторска дисертација, машинопис, Скопје 1995.

ЛС(К) – Веселинка Лаброска, *Говорот на с. Кула* (Серско), магистерска дисертација, Скопје 1997.

MS,t,s – M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem), I, Teksty*, Kraków 1934; *II Słownik*, Kraków 1936;

МЕ(В) – Б. Ристовски, *"Вардар". Научно-литературно и општественополитичко списание на К. П. Мисирков*, Скопје, 1966.

MV,K – A. Mazon et A. Vaillant, *L'évangéliaire de Kulakia un parler slave du Bas - Vardar*, Paris 1938.

МС(В) – Л. Милетичъ, Изъ живота на Българитѣ въ Солунско, МакПр, VIII, София, 1932.

МЕ(Р) – Бл. Ристовски, Раните ракописи на К. П. Мисирков на македонски јазик, Скопје, 1998.

О,СРЯ – С. Ожегов, Словарь русского языка, Москва 1963.

ПД – К. Пеев, Дојранскиот говор, Македонистика, 2, Скопје 1979.

ПК,I,II – К. Пеев, Кукушкиот говор I, 1988; II, 1989.

ПК(Г) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Грбашел, Кукушко.

ПК(М) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Моварци, Кукушко.

ПГ(К) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Коњско, Гевгелиско.

ПГ(С) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Стојаково, Гевгелиско.

ПД(Ф) – Според (лично собрани) необјавени материјали од с. Фурка, Дојранско.

PS, ERHSJ – P. Skok, Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika, Zagreb, 1971...

Р,ДГ – Ст. Романски, Долновардарскиятъ говоръ, МакПр, кн. 1, София 1932.

РМЈ – *Речник на македонскиот јазик* I, II, III, Скопје 1961...

РСХКНЈ – *Речник српскохрватског књижевног и народног језика,* Београд, 1959...

СК – Д. Сакъов, *Принос към речника на кукушкия говор,* Българска диалектология, III, София 1967.

ТГ – Ст. Таневиќ, *Српски народни обичаји у ѓевѓелијској кази*, Српски етнографски зборник, XL, Београд, 1927.

УЕ – Д. Угриновски, *"Народни обичаи од Ениџевардарско"*, машинопис.

Ф,ЭСРЯ – *Этимологически словарь русского языка*, Москва 1986...

ШГ(С,К,Д) – К. Шапкарев, *Избрани дела,* V, Скопје, 1976 (Г – Гевгелиско, С – Солунско, К – Кукушко, Д – Дојранско).

ТРАНСКРИПЦИЈА

*ă.* Со овој знак го предаваме "темниот вокал" независно од неговото потекло.

*ạ, ẹ, ọ.* Точката под вокалот го означува полуредуцираниот изговор: *ạ* клони кон *ă*, *ẹ* кон *и*, *ọ* кон *у*.

*а:, е:, о:.* Должината на вокалите ја означуваме со знакот : (две точки) поставен од десната страна до буквата.

*ä.* Со овој знак го обележуваме широкиот изговор на вокалот *е*.

*л'.* Овој знак го означува полумекото *л*.

*н'.* Со овој знак се означува мекото *н'*. Во крајната југоисточна периферија, пр. во Лагадинско консонантите си имаат свои меки парници што ги претставуваме на истиот начин со надреден знак од десната страна на буквата (*д* - *д'*, *з* *з'*, *т* *т'* и сл.).

*л̥.* Со овој знак се означува вокалниот изговор на *л*.

*р̥.* Овој знак го означува вокалниот изговор на *р*.

CIP Каталогизација во публикација, Народна и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

811.163.3'282.4(495.6-12) (038)

ПЕЕВ, Коста

Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел. Т. 1 / Коста Пеев. - Скопје: Студентски збор, 1999. - 416 стр.; 24 см

Фусноти кон текстот. - Скратеници: стр. 410. - Транскрипција: стр. 412. - Содржи и: Одбрани граматички прашања

ISBN 9989-45-125-7

а) Македонски јазик - Дијалекти - Егејска Македонија, југоисточна — Речници

# СОДРЖИНА

*Презентирајќи ја книгава во кругот на читателите уште еднаш сакам да ја изразам својата благодарност на сопругата Танка Пеева за помошта во ексцерпцијата и во приготвувањето на материјалите*

*Скопје, декември 1999 г.* *Авторот*

Коста Пеев
**РЕЧНИК**
**НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ**

**

Новинско-издавачко претпријатие *"Студентски збор"* – Скопје

**

директор
*д-р Томе Груевски*
**
главен и одговорен
уредник
*Зоран Костов*
**
технички уредник
*Владимир Лазов*
**
дизајн на корица
*Игор Настевски*
**
графика
Македонски градски мотив, Ѓорги Ачески
**
Печатено во Борографика, Скопје
тираж: 1000 примероци

Издавањето на Речникот го потпомогнаа: Министерството за наука на Република Македонија, Министерството за култура на Република Македонија, Фондацијата "Отворено општество",



